# Евангелие според Матеј

**Родословие на Исус Христос**
(Лука 3:23-38)

**1** Книга на родословието на Исус Христос,
син на Давид, син на Авраам.
2 На Авраам му се роди Исак, на Исак му се
роди Јаков, на Јаков му се родија Јуда и
неговите браќа. 3 На Јуда му се родија Фарес и
Зара од Тамара, на Фарес му се роди Есром, а
на Есром му се роди Арам; 4 на Арам му се
роди Аминадаб, на Аминадаб му се роди
Насон, на Насон му се роди Салмон; 5 на
Салмон му се роди Вооз од Рааб, на Вооз му се
роди Овед од Рута, на Овед му се роди Јесеј;
6 на Јесеј му се роди царот Давид.
На Давид му се роди Соломон од Уриевата
жена. 7 На Соломон му се роди Ровоам, на
Ровоам му се роди Авиј, на Авиј му се роди
Асаф, 8 на Асаф му се роди Јосафат, на Јосафат
му се роди Јорам, на Јорам му се роди Озија,
9 на Озија му се роди Јоатам, на Јоатам му се
роди Ахаз, на Ахаз му се роди Хезекија, 10 на
Хезекија му се роди Манасе, на Манасе му се
роди Амос, на Амос му се роди Јосиј, 11 на Јосиј
му се родија Јехониј и неговите браќа во
времето на преселувањето во Вавилон.
12 По Вавилонската преселба, на Јехониј му
се роди Салатиел, на Салатиел му се роди
Зоровавел, 13 на Зоровавел му се роди Авиуд,
на Авиуд му се роди Елијаким, на Елијаким му
се роди Азор, 14 на Азор му се роди Садок, на
Садок му се роди Ахим, на Ахим му се роди
Елиуд, 15 на Елиуд му се роди Елеазар, на
Елеазар му се роди Матан, на Матан му се
роди Јаков, 16 на Јаков му се роди Јосиф, мажот
ѝ на Марија, која го роди Исус, наречен
Христос.
17 И така, сите поколенија од Авраам до
Давид се четиринаесет; и од Давид до
преселбата во Вавилон четиринаесет

поколенија; и од преселбата во Вавилон до
Христос четиринаесет поколенија.

**Исусовото раѓање**
(Лк.2:1-7)

18 А раѓањето на Исус Христос стана вака: кога
Неговата мајка Марија беше свршена за
Јосиф, пред да заживеат заедно, се дозна дека е
бремена од Светиот Дух. 19 А нејзиниот маж
Јосиф, бидејќи беше праведен и не сакаше
јавно да ја посрами, науми да ја напушти тајно.
20 Но штом тоа го науми, ете, Господов ангел
му се јави насон и му рече: "Јосифе, сине
Давидов, не плаши се да ја земеш Марија за
своја жена, зашто зачнатото во неа е од
Светиот Дух. 21 Таа ќе роди Син и ти ќе Му го
дадеш името Исус, зашто Тој ќе го спаси
Својот народ од неговите гревови."
22 А сето тоа стана за да се исполни она, што
Господ го рече преку пророкот, кој вели:
23 'Ете, девица ќе зачне и ќе роди Син, и ќе го
наречат Емануел', кое преведено значи: Бог со
нас!
24 А кога Јосиф се разбуди од сонот, стори
така како што му заповеда Господовиот ангел
и ја зеде за своја жена. 25 И ја остави девица сѐ
додека таа не роди Син, а тој Го нарече Исус.

**Посетата од мудреците**

2 А кога Исус се роди во Витлеем, во Јудеја,
во деновите на царот Ирод, ете, мудреци од
исток пристигнаа во Ерусалим, 2 и рекоа: "Каде
е Тој кој се родил како Цар на Евреите? Зашто
ја видовме Неговата ѕвезда на исток и дојдовме
да Му се поклониме."
3 Кога го чу тоа, царот Ирод се вознемири, и
целиот Ерусалим со него. 4 И ги собра сите
првосвештеници и законициte од народот, па
ги распрашуваше каде треба да се роди
Христос. 5 А тие му рекоа: "Во Витлеем, во
Јудеја, зашто така е напишано од пророкот:

6 'И ти, Витлееме, земјо Јудина,
никако не си помал меѓу првенците Јудини,
зашто од тебе ќе излезе Владетел,
Кој ќе го води Мојот народ Израел.'"

7 Тогаш Ирод ги повика тајно мудреците и

внимателно го дозна од нив времето кога се
појавила ѕвездата, [8]и испраќајќи ги во Витлеем
им рече: "Отидете и распрашајте се точно за
Детето, а кога ќе Го најдете, јавете ми за да
дојдам и јас да Му се поклонам."
[9]Откако го ислушаа царот, тие тргнаа, и ете,
ѕвездата што ја видоа на исток, одеше пред нив
додека не дојде и не застана над местото каде
што се наоѓаше Детето. [10]И кога ја видоа
ѕвездата, многу се зарадуваа. [11]Кога влегоа во
куќата, го видоа Детето со мајка Му Марија,
паднаа ничкум и Му оддадоа чест; ги отворија
своите ковчежиња и Му принесоа дарови:
злато, темјан и смирна. [12]И откако насон беа
предупредени од Бог, да не се враќаат кај
Ирод, по друг пат заминаа кон својата земја.

**Бог го предупредува Јосиф**

[13]А кога си отидоа тие, ете, Господов ангел му
се јави на Јосиф насон и му рече: "Стани, земи
Го Детето и мајка Му, бегај во Египет, и
остани таму додека не ти јавам, зашто Ирод ќе
Го бара Детето за да Го погуби."
[14]И тој стана, ги зеде ноќе Детето и мајка
Му, и замина за Египет. [15]Таму беше сè до
Иродовата смрт, за да се исполни реченото од
Господ преку пророкот кој вели: "Од Египет
Го повикав Својот Син."
[16]Тогаш Ирод, кога виде дека е измамен од
мудреците, се разгневи многу, па нареди и ги
закла, во Витлеем и во целата негова околина,
сите машки деца од две години и помали,
според времето што точно го дозна од
мудреците. [17]Така се исполни реченото од
пророкот Јеремија кој рече:

[18]"Пискотници се слушаат во Рама,
лелек и голема тага;
Рахела ги оплакува своите деца,
и не сака да се утеши,
зашто ги нема веќе."

[19]А кога умре Ирод, ете, Господов ангел му се
јави на Јосиф насон, во Египет, [20]и му рече:
"Стани, земи Го Детето и мајка Му и оди во
земјата израелска, зашто умреа оние кои ја
бараа душата на Детето."
[21]И тој стана, го зеде Детето и мајка Му, и

дојде во земјата израелска. [22]Но кога чу дека
во Јудеја царува Архелај, наместо татко му
Ирод, се уплаши да отиде таму; та предупреден
насон, замина во галилејските предели; [23]и
откако дојде, се насели во градот наречен
Назарет, за да се исполни реченото од
пророците: 'Ќе се вика Назареќанец'.

**Јовановата проповед**
(Мк.1:1-8; Лк. 3:1-9, 15-17; Јвн.1:19-28)

3 Во тие денови дојде Јован Крстителот и
проповедаше во јудејската пустина,
велејќи: [2]"Покајте се, бидејќи наближи
небесното царство!" [3]Зашто тој е оној, за кого
пророкот Исаија рече:

"Гласот на оној кој вика во пустината:
'Подгответе го патот на Господ,
исправете ги Неговите врвици!'"

[4]А самиот Јован имаше облека од камилски
влакна и кожен појас околу половината, а се
хранеше со скакулци и див мед. [5]Тогаш доаѓаа
кај него од Ерусалим, од цела Јудеја и од сета
јорданска околина. [6]Тој ги крштаваше во
реката Јордан, откако ги исповедуваа своите
гревови.
[7]Кога виде многу фарисеи и садукеи дека
доаѓаат да ги крсти, им рече: "Змиска породо,
кој те предупреди да бегаш од гневот што
доаѓа? [8]Принесувајте плодови достојни на
покајание, [9]и не мислете да речете во себеси:
'Авраам е наш татко', зашто ви велам, Бог
може од овие камења да му издигне чеда на
Авраам. [10]Секирата веќе лежи при коренот на
дрвјата; затоа секое дрво што не дава добар
плод, се сече и се фрла в оган.
[11]Јас ве крштавам со вода, за покајание, но
Оној Кој доаѓа по мене, посилен е од мене; јас
не сум достоен да Му ги понесам сандалите.
Тој ќе ве крсти со Светиот Дух и оган.
[12]Лопатата е во Неговата рака, и ќе го исчисти
Своето гумно, ќе го собере Своето жито во
амбарот, а плевата ќе ја запали со неизгаслив
оган."

**Јован го крштава Исуса**
(Мк.1:9-11; Лк.3:21,22)
13Тогаш Исус пристигна од Галилеја, крај
реката Јордан, кај Јован, за да биде крстен од
него. 14А Јован го одвраќаше, велејќи Му: "Јас
треба да бидам крстен од Тебе, а Ти доаѓаш кај
мене?"
15Исус му одговори: "Дозволи го сега ова,
зашто вака треба да ја исполниме сета
праведност." Тогаш тој Му дозволи.
16А кога Исус беше крстен, веднаш излезе од
водата. И ете, небесата се отворија и го виде
како Божјиот Дух слегува како гулаб и се
спушта над Него. 17И ете, глас од небесата
говореше: "Овој е Мојот мил Син, Кој е по
Мојата волја!"

**Исусовото искушение**
(Мк.1:12-13; Лк.4:1-13)

**4** Тогаш Духот Го одведе Исуса во пустината,
за да биде искушуван од ѓаволот. 2И откако
постеше четириесет дни и четириесет ноќи,
најпосле огладне. 3Тогаш искушувачот Му
пристапи и рече: "Ако си Божји Син, заповедај
им на овие камења да станат лебови!"
4А Тој одговори, велејќи: "Напишано е:
'Човекот не ќе живее само од леб, туку од
секој збор што излегува од устата на Бог'."
5Тогаш ѓаволот го одведе во светиот град, Го
постави на врвот на Храмот 6и Му рече: "Ако
си Божји Син, фрли се долу; зашто напишано е:

'Ќе им заповеда на Своите ангели за Тебе',
и 'ќе Те носат на раце,
за да не Си ја удриш ногата на камен.'

7Исус му рече: "А напишано е и: 'Не искушувај
Го Господ, твојот Бог'!"
8Ѓаволот пак Го одведе на многу висока
гора, Му ги покажа сите царства на светов и
нивната слава, 9и Му рече: "Ќе Ти го дадам
сето ова ако паднеш и ми се поклониш."
10Тогаш Исус му рече: "Оди си, сатано,
зашто напишано е: 'На Господ, твојот Бог, ќе
Му се поклонуваш и само Нему ќе Му
служиш!'"
11Тогаш ѓаволот Го остави и, ете, дојдоа
ангели и Му служеа.

**Исус го поучува народот**
(Мк.1:14,15; Лк. 4:14,15)
12А кога чу дека Јован го затвориле, се повлече
во Галилеја. 13И откако го напушти Назарет,
дојде и се насели во Капернаум, крај морето,
во пределите на Зебулон и Нафталим, 14за да
се исполни она што беше речено преку
пророкот Исаија:

15"Земјо Зебулонова
и земјо Нафталимова,
на пат кон морето, отаде Јордан,
безбожна Галилејо;
16народот кој седеше во темнина,
виде голема Светлина,
а на оние кои седеа во земјата
под сенката на смртта,
ним им болсна светлина."

17Оттогаш Исус почна да проповеда и да говори: "Покајте се, зашто небесното царство се приближи!"

**Исус повикува четворица рибари**
(Мк.1:14-20; Лк. 5:1-11)

18А кога одеше покрај Галилејското Море,
виде двајца браќа: Симон, наречен Петар и
брат му Андреј, како фрлаат мрежа во морето,
зашто беа рибари, 19па им рече: "Тргнете по
Мене и Јас ќе ве направам рибари на луѓе!" 20А
тие веднаш ги оставија мрежите и Го следеа.
21И кога замина оттаму, виде други двајца
браќа: Јаков, синот на Зебедеј и брат му Јован,
во чун со татка им Зебедеј, како ги крпат
своите мрежи, и ги повика. 22А тие веднаш го
оставија чунот и татка си, и тргнаа по Него.

**Исус му служи на народот**

23Исус одеше по цела Галилеја, поучувајќи во
нивните синагоги и проповедајќи го
Евангелието за царството и исцелувајќи
секаква болест и секаква немош меѓу народот.
24Се разнесе глас за Него по цела Сирија, и ги
доведоа кај Него сите болни кои страдаа од
разни болести и маки, опседнати од демони,
умоболни и парализирани, и Тој ги исцели. 25И
Го следеше голема толпа од Галилеја,
Декапол, Ерусалим, Јудеја и отаде Јордан.

### Проповед на гората: Блаженствата
(Лк.6:20-26)

5 Кога ја виде толпата, се искачи на гората, и
откако седна, Му пристапија учениците, 2па
почна да поучува, велејќи:
3"Блажени се бедните во дух, бидејќи е
нивно небесното царство!
4Блажени се оние кои тагуваат, бидејќи ќе
бидат утешени!
5Блажени се кротките, бидејќи ќе ја наследат
земјата!
6Блажени се оние кои гладуваат и жедуваат
за праведност, бидејќи ќе бидат задоволени!
7Блажени се милостивите, бидејќи ќе бидат
помилувани!
8Блажени се чистите по срце, бидејќи ќе Го
видат Бог!
9Блажени се миротворците, бидејќи ќе бидат
наречени Божји синови!
10Блажени се оние кои се прогонувани
заради праведност, бидејќи нивно е небесното
царство!
11Блажени сте кога ве навредуваат,
прогонуваат и говорат лажно против вас, со
секакви лоши изрази, заради Мене. 12Радувајте
се и веселете се, бидејќи голема е вашата
награда на небесата, зашто така ги прогонуваа
и пророците кои беа пред вас.

### Сол и светлина
(Мк.9:50; Лк.14:34,35)

13Вие сте солта на земјата, но ако солта се
отсоли, со што ќе се осоли? Неа веќе за ништо
не ја бива, освен да биде фрлена надвор и
изгазена од луѓето.
14Вие сте светлината на светот. Град кој е на
рид, не може да се скрие; 15ниту пак се пали
свеќа за да се стави под вршник, туку на
свеќник, и им свети на сите што се во куќата.
16Така нека свети вашата светлина пред луѓето,
за да ги видат вашите добри дела и да Го
прослават вашиот Татко, Кој е на небесата."

### Поучување на Законот

17"Немојте да мислите дека дојдов да ги укинам
Законот и пророците! Не дојдов да ги укинам,
туку да ги исполнам. 18Зашто вистина ви велам,
додека не исчезнат небото и земјата, ниту

најмалата буква, ни цртичка, не ќе ги снема од
Законот, додека не се исполни сè. [19]И така, кој
ќе наруши една од овие најмали заповеди и
така ги научи луѓето, ќе биде наречен најмал
во небесното царство; а кој ги држи и поучува,
ќе биде наречен голем во небесното царство.
[20]Зашто ви велам, ако вашата праведност не ја
надмине праведноста на законициte и
фарисеите, нема да влезете во небесното
царство."

**Поучување за гневот**

[21]"Сте чуле дека им било речено на претците:
'Не убивај! А кој ќе убие, ќе одговара пред
судот.' [22]А Јас ви велам дека секој кој се срди
на својот брат без причина, ќе биде виновен
пред судот. А кој ќе му рече на братот свој
"празноглавец", ќе биде виновен пред
врховниот суд. А кој ќе го нарече "глупак", ќе
биде виновен за во огнениот пекол.

[23]И така, ако принесуваш дарување пред
олтарот и вчасум се сетиш дека брат ти има
нешто против тебе, [24]остави го таму својот дар
пред олтарот и оди првин смири се со својот
брат, па потем врати се и принеси го
дарувањето.

[25]Помири се со твојот тужител пред законот,
додека си уште со него на пат, за да не те
предаде на судијата, а судијата пак на
извршителот, па да те фрлат в зандана.
[26]Вистина ти велам: нема да излезеш оттаму
додека не ја дадеш и последната пара."

**Гревот започнува во срцето**

[27]"Сте чуле дека им било речено на претците:
'Не врши прељуба!' [28]А Јас пак ви велам дека
секој кој гледа на жена со похота, веќе
извршил прељуба со неа во своето срце. [29]Ако
твоето десно око те наведува на грев, извади го
и отстрани го од себе; зашто подобро е да
загине еден дел од телото, отколку целото
тело да ти биде фрлено во пеколот. [30]И ако
твојата десна рака те наведува на грев, пресечи
ја и отстрани ја од себе; зашто подобро е да
загине еден дел од телото, отколку целото
тело да ти отиде во пеколот."

**Развод**
(Мт.19:9; Мк.10:11,12; Лк.16:18; Рим.7:1-3; 1.Кор.7:10-15)
31"Исто така било речено: 'Кој ќе ја остави
својата жена, нека ѝ даде разводна книга.' 32 А
Јас ви велам дека секој што ја остава жената,
освен за прељуба, ја принудува да врши
прељуба, и оној што се жени со таква
напуштена жена, врши прељуба."

**Заклетви**

33"Уште сте чуле дека на претците им било
речено: 'Не заколнувај се лажно, туку
исполнувај ги пред Господ своите заклетви.'
34 А Јас ви велам: не заколнувајте се воопшто:
ниту во небото, зашто тоа е Божји престол;
35ниту во земјата, зашто е подножје на
Неговите нозе; ниту во Ерусалим, затоа што е
град на великиот Цар. 36Не заколнувај се ниту
во својата глава, зашто не можеш ниту едно
влакно да направиш бело или црно! 37Туку
вашиот збор нека биде: 'да' - да, 'не' - не! Она
што е повеќе од тоа, од злиот е."

**Одмазда**
(Лк.6:29,30)

38"Сте чуле дека било речено: 'Око за око и
заб за заб'. 39 А Јас пак ви велам: не противете
му се на злото; но, ако некој те удри по твојот
десен образ, сврти му го и другиот. 40 Ако некој
сака да се суди со тебе и да ти ја земе
кошулата, остави му ја и наметката. 41 Ако
некој те принуди да одиш со него една милја,
ти оди со него две. 42Дај му на оној што ти
бара, и не одбивај го оној што ти сака на заем."

**Непријатели**
(Лк.6:27,28,32-36)

43"Сте чуле дека било речено: 'Љуби го својот
ближен' и 'мрази го својот непријател'. 44 А Јас
ви велам: Љубете ги своите непријатели и
молете се за оние што ве прогонуваат; 45за да
бидете синови на вашиот Татко Кој е на
небесата, бидејќи Неговото сонце изгрева над
злите и над добрите, и Тој им дава дожд на
праведните и на неправедните. 46Зашто ако ги
љубите оние кои ве љубат вас, каква награда
имате? Зар истото не го прават и

даночниците? [47]И ако ги поздравувате само
своите браќа, што правите повеќе од другите?
Зар не го прават истото и другите народи? [48]И
така, бидете совршени како што е совршен
вашиот небесен Татко."

**За давање милостина**

**6** "Внимавајте својата праведност да не ја
вршите пред луѓето, за да ве видат; инаку
ќе немате награда од вашиот Татко Кој е на
небесата.

[2]И така, кога даваш милостина, не фали се
пред себе како што прават лицемерите по
синагогите и по улиците, заради почести од
луѓето. Вистина ви велам, само тоа им е
наградата. [3]А ти, кога даваш милостина, нека
не ти знае левицата што прави десницата, [4]за
да остане твојата милостина во тајност, а
твојот Татко Кој го гледа тоа што е тајно, ќе
те награди."

**Молитва**
(Лк.11:2-4)

[5]"И кога се молите, не постапувајте како
лицемерите кои сакаат да се молат, стоејќи по
синагогите и на аглите од улиците, за да ги
видат луѓето. Вистина ви велам, само тоа им е
наградата. [6]А ти, кога се молиш, влези си во
својата соба, и откако ќе ја затвориш вратата,
помоли Му се на твојот Татко Кој е во тајност,
а твојот Татко Кој го гледа тоа што е тајно, ќе
те награди. [7]А кога се молите, не повторувајте
празни зборови како другите народи, бидејќи
мислат дека молитвата ќе им биде сослушана и
исполнета, заради многуте зборови. [8]И така, не
бидете како нив, зашто вашиот Татко знае што
ви е потребно уште пред да Му се помолите.

[9]Туку молете се вака:
Татко наш, Кој си на небесата,
нека биде свето Твоето име;
[10]Нека дојде Твоето царство,
нека биде Твојата волја на земјата,
така како што е на небото;
[11]нашиот насушен леб, дај ни го денес;
[12]и прости ни ги нашите долгови,
како што ние им ги простивме
на нашите должници;

[13]и не воведувај нè во искушение,
но избави нè од лукавиот.
Зашто Твое е царството, и силата,
и славата, во век и веков. Амин!

[14]Зашто, ако вие им ги простите на луѓето
нивните престапи, вашиот небесен Татко ќе ви
ги прости и вам. [15]Ако вие не им ги простувате
на луѓето нивните престапи, ни вашиот Татко
нема да ви ги прости вашите."

**Пост**

[16]"А кога постите, не бидете стушени како
лицемерите, зашто тие ги муртат лицата, за да
им покажат на луѓето дека постат. Вистина ви
велам, само тоа им е наградата. [17]А кога
постиш, изврши помазание на главата и измиј
си го лицето, [18]за да не видат луѓето дека
постиш, туку твојот Татко Кој е во тајност. А
твојот Татко Кој го гледа тоа што е тајно, ќе
те награди."

**Богатства на небото**
(Лк.12:33,34)

[19]"Не собирајте богатства на земјата, каде што
молецот и 'рѓата ги уништуват, и каде што
крадци разбиваат и отимаат; [20]туку собирајте
богатства на небото, каде што не ги уништува
ни молец, ниту 'рѓа, и каде што крадци не
разбиваат и не отимаат; [21]зашто, каде што е
твоето богатство, таму ќе биде и твоето срце."

**Светлината на светот**
(Лк.11:34,36)

[22]"Светилка на телото е окото. И така, ако
твоето око е бистро, целото тело ќе ти биде
осветлено; [23]но ако окото ти е зло, целото тело
ќе ти биде мрачно. И така, ако светлината што
е во тебе е темнина, колкава ли е темнината!"

**Барајте го најнапред Божјото царство**
(Лк.12:22-34; 16:13)

[24]"Никој не може да им служи на двајца
господари, зашто или едниот ќе го мрази, а
другиот ќе го љуби; или ќе му биде приврзан
на едниот, а другиот ќе го презира. Не можете
да им служите и на Бог и на мамон."
[25]"Затоа ви велам: не бидете загрижени за

својата душа, за тоа што ќе јадете или што ќе
пиете; ниту за своето тело, што ќе облечете.
Зар животот не е повеќе од храната, и телото
од облеката? [26]Погледнете ги небесните птици!
Тие ниту сеат, ниту жнеат, ниту собираат во
амбари, а сепак вашиот небесен Татко ги
храни. Зар не сте многу повредни од нив? [27]Кој
од вас може, грижејќи се, да му придодаде на
својот раст еден лакот?

[28]Зошто сте загрижени и за облеката?
Погледнете ги полските кринови како растат:
не се трудат, ниту предат; [29]а Јас ви велам дека
ни Соломон, во сета своја слава, не се облече
како еден од нив. [30]И, ако Бог ја облекува така
полската трева, што денес е тука, а утре ја
фрлаат в печка, нема ли многу повеќе да стори
за вас, о маловерни? [31]И така, не бидете
загрижени, велејќи: 'Што ќе јадеме?' или: 'Што
ќе пиеме?' или: 'Што ќе облечеме?' [32]Зашто
сето тоа го бараат и другите народи, а вашиот
небесен Татко знае дека сето ова ви е
потребно. [33]Туку, барајте го најпрвин Божјото
царство и Неговата праведност, а сето друго ќе
ви се додаде. [34]И така, не бидете загрижени за
утрешниот ден, зашто утрешниот ден ќе се
грижи за себеси. На секој ден доволно му е
неговото зло."

**Осудување други**
(Лк.6:37,38,41,42)

**7** "Не судете, за да не бидете судени! [2]Зашто
со каков суд судите, со таков ќе ви се суди;
и со каква мера мерите, со таква ќе ви се мери.

[3]Зошто ја гледаш раската во окото на твојот
брат, а не ја забележуваш гредата во твоето
око? [4]Или, како ќе му речеш на својот брат:
'Дозволи ми да ти ја извадам раската од твоето
око', а, ете, во твоето око има греда?
[5]Лицемеру, извади ја првин гредата од твоето
око, па тогаш ќе можеш да гледаш јасно, за да
ја извадиш раската од окото на својот брат.

[6]Не давајте им го на кучињата она што е
свето; ниту фрлајте ги своите бисери пред
свињите, за да не ги изгазат под своите нозе, и
да не ви се свртат и да ве раскинат."

**Барање Божја помош**
(Лк.11:9-13)
[7]"Посакајте и ќе ви се даде; побарајте и ќе
најдете; почукајте и ќе ви се отвори. [8]Зашто
секој кој посакува добива; кој бара наоѓа и на
оној кој чука, ќе му биде отворено.
[9]Или, кој е тој човек меѓу вас, што на својот
син, ако му побара леб, ќе му даде камен?
[10]Или, ако му побара риба, ќе му даде змија?
[11]И така, ако вие кои сте зли знаете како да им
давате добри дарови на своите чеда, колку
повеќе добри нешта ќе им даде вашиот Татко,
Кој е на небесата, на оние што Го молат?
[12]Следствено, сè што сакате да ви прават
луѓето, правете им и вие; зашто тоа е Законот
и пророците."

**Тесниот пат**
(Лк.13:24)

[13]"Влезете низ тесната порта! Зашто широка е
портата и простран е патот што водат кон
пропаст и мнозина се оние кои влегуваат низ
неа. [14]Додека тесна е портата и тесен е патот
што водат во живот и малкумина се оние што
го наоѓаат."

**Поведение и верување**
(Лк.6:43,44)

[15]"Чувајте се од лажните пророци кои ви
доаѓаат во овча облека, а внатре се ненаситни
волци. [16]Ќе ги препознаете по нивните
плодови. Се бере ли грозје од трње, или смокви
од чичка? [17]Па така, секое добро дрво раѓа
добри плодови, а лошото дрво раѓа лоши
плодови. [18]Не може добро дрво да дава лоши
плодови, ниту лошо дрво да дава добри
плодови. [19]Секое дрво ако не раѓа добри
плодови се сече и се фрла в оган. [20]Значи, ќе ги
препознаете по нивните плодови."

**"Никогаш не ве познавав"**
(Лк.6:47-49)

[21]"Секој што Ми вели: 'Господи, Господи!' нема
да влезе во небесното царство, туку оној кој ја
врши волјата на Мојот Татко Кој е на
небесата. [22]Во оној ден мнозина ќе Ми речат:
'Господи, Господи, не пророкувавме ли во Твое
име, не изгонувавме ли демони во Твое име и

не правевме ли моќни чуда во Твое име?' [23]А
тогаш Јас ќе им изјавам: 'Никогаш не сум ве
познавал. Одете си од Мене, вие, кои вршите
беззаконие!'
[24]И така, секој кој ги слуша овие Мои
зборови и ги применува, ќе биде споређен со
разумен човек кој ја изградил својата куќа врз
карпа. [25]И заврна дожд, надојдоа реки, дувнаа
ветрови и нагрвалија на куќата, но таа не се
разурна, зашто беше втемелена врз карпата.
[26]Секој, кој ги слуша овие Мои зборови, а не ги
исполнува, ќе биде споређен со безумен човек,
кој ја изградил својата куќа врз песок. [27]А кога
заврна дожд, надојдоа реки, дувнаа ветрови и
нагрвалија на таа куќа, таа се урна, а нејзиното
уривање беше стравотно."
[28]Кога Исус ги заврши овие зборови, толпата
беше восхитена од Неговото учење; [29]зашто ги
поучуваше како Оној Кој има власт, а не како
нивните законици.

**Исус исцелува лепра**
(Мк.1:40-45; Лк.5:12-16)

**8** Кога слезе од гората, Го следеше едночудо
народ. [2]И ете, еден лепрозен Му пристапи и
падна пред Него ничкум, велејќи: "Господи,
ако сакаш, можеш да ме исчистиш."
[3]Тогаш Исус ја испружи раката и го допре,
велејќи: "Сакам! Биди исчистен!" И веднаш од
него се исчисти лепрата. [4]А Исус му рече:
"Гледај, никому не кажувај, туку оди, појави му
се на свештеникот и принеси го дарот што го
заповедал Мојсеј, ним за сведоштво."

**Исцелување на слугата на стотникот**
(Лк.7:1-10; Јвн.4:43-54)

[5]А кога Исус влезе во Капернаум, Му пристапи
еден стотник и Го преколнуваше, велејќи:
[6]"Господи, мојот слуга лежи парализиран дома
и многу се мачи."
[7]Исус му рече: "Ќе дојдам и ќе го исцелам."
[8]А стотникот како одговор му рече:
"Господи, не сум достоен да влезеш под мојот
покрив, туку, кажи само збор и мојот слуга ќе
биде исцелен. [9]Зашто и јас сум човек потчинет,
а имам и војници под себе. И кога му велам на
едниот: 'Оди!' тој оди; и на другиот: 'Дојди!' - и
тој доаѓа; а на својот слуга: 'Направи го тоа!' -
и тој го прави тоа."

[10]А кога Исус го чу тоа, се восхити и им рече
на оние што Го следеа: "Вистина ви велам, ни
во Израел не најдов толкава вера. [11]Ви велам
дека мнозина ќе дојдат од исток и од запад, и
ќе прилегнат крај трпезата со Авраам, Исак и
Јаков во небесното царство; [12]а синовите на
царството ќе бидат фрлени во крајната
темнина, каде што ќе има плач и чкртање со
заби."
[13]Тогаш Исус му рече на стотникот: "Оди си,
нека биде според твојата вера." И неговиот
слуга оздраве во истиот час.

**Петровата тешта е исцелена**
(Мк.1:29-34; Лк.4:38-41)

[14]Кога дојде Исус во Петровиот дом, ја виде
неговата тешта како лежи болна од треска.
[15]Ја допре нејзината рака и треската ја остави,
а таа стана и Го послужуваше.
[16]А кога настапи вечерта, Му доведоа многу
опседнати од демони. Тој со збор ги изгони
духовите и ги исцели сите болни, [17]за да се
исполни кажаното преку пророкот Исаија, кој
вели:

"Тој ги зеде нашите немошти
и ги понесе нашите болести."

**Следење на Исус**
(Лк. 9:57-62)

[18]А кога Исус виде голема толпа околу Себе,
заповеда да отпловат на другата страна. [19]А
еден законик, пристапувајќи Му рече:
"Учителе, јас ќе Те следам каде и да одиш."
[20]А Исус му рече: "Лисиците имаат дувла, а
небесните птици гнезда, додека Синот Човеков
нема каде да стави глава."
[21]Еден друг од Неговите ученици Му, рече:
"Господи, дозволи ми најнапред да отидам и да
го погребам татко ми."
[22]А Исус му рече: "Следи Ме и остави ги
мртвите да ги погребуваат своите мртовци."

**Стивнување на бурата**
(Мк.4:35-41; Лк.8:22-25)

[23]Кога влезе во коработ, Неговите ученици
тргнаа со Него. [24]И ете, голема бура се подигна
на морето, така што брановите го покриваа

коработ; а Тој спиеше. 25 И Му пристапија и Го
разбудија, велејќи: "Господи, спаси нè!
Загинуваме!"
26 А Тој им рече: "Зошто се плашите,
маловерни?" Тогаш стана, ги прекори
ветровите и морето, и сè стивна.
27 А луѓето се восхитија и рекоа:" Каков е
Овој човек, та и ветровите и морето Му се
покоруваат!?"

**Исцелување на опседнатиот од Гадара**
(Мк.5:1-20; Лк.8:26-39)

28 И кога дојде на другата страна, во
гадаринската земја, Го сретнаа двајца
опседнати од демони, кои излегоа од
гробовите, крајно опасни, така што никој не
можеше да помине по патот. 29 И ете, извикаа,
велејќи: "Што имаме ние со Тебе, Божји Сине!
Дали дојде за да нè измачуваш предвреме?"
30 Недалеку од нив пасеше голем крдар
свињи. 31 А демоните Го преколнуваа, велејќи:
"Ако нè изгониш, испрати нè да отидеме во
крдарот свињи."
32 Тој им рече: "Одете!" А тие излегоа и
отидоа во свињите; и ете, целиот крдар се
сурна по карпата во морето и исчезна во
водите. 33 А свињарите побегнаа и штом дојдоа
во градот, разгласија за сè и за она што им се
случи на опседнатите. 34 И ете, целиот град
излезе да се сретне со Исус, и кога Го видоа Го
преколнуваа да си отиде од нивниот крај.

**Исус исцелува сакат човек**
(Мк.2:1-12; Лк.5:17-26)

9 Откако влезе во коработ, премина и дојде
во Својот град. Тогаш Му донесоа
парализиран човек, кој лежеше на постела. 2 А
кога Исус ја виде нивната вера, му рече на
парализираниот: "Охрабри се, синко.
Гревовите ти се простени."
3 И ете, некои од закониците си рекоа во
себеси: "Овој хули на Бога."
4 А Исус, знаејќи ги нивните мисли, рече:
"Зошто имате зли мисли во вашите срца? 5 Па
што е полесно да се рече: 'Ти се простуваат
гревовите', или да се рече: 'Стани и оди?' 6 Но, да
знаете дека Синот Човеков има власт на земјата
да простува гревови! "Потоа му рече на

парализираниот: "Стани, земи си ја постелата и
оди си дома." 7И тој стана и си отиде дома. 8А
народот, кога го виде тоа, се восхити и Го
прослави Бог Кој им дава таква власт на луѓето.

**Исус го повикува Матеј**
(Мк.2:13-17; Лк.5:27-32)

9А кога Исус си одеше оттаму виде еден човек,
по име Матеј, како седи на место каде што се
собира данок, и му рече: "Следи Ме!" Тој стана
и тргна по Него.
10И додека Тој беше прилегнат крај трпезата
во куќата, ете, многу даночници и грешници
дојдоа и јадеа со Исус и со Неговите ученици.
11Штом фарисеите го видоа тоа, им рекоа на
учениците: "Зошто вашиот учител јаде со
даночниците и грешниците?"
12А Тој, кога го чу тоа, рече: "На здравите не
им треба лекар, туку на болните! 13Одете и
научете што значи: 'Милост сакам, а не жртви';
зашто не дојдов да ги повикам праведниците,
туку грешниците."

**Пост**
(Мк.2:18-22; Лк.5:33-39)

14Тогаш Јовановите ученици дојдоа кај Него и
рекоа: "Зошто ние и фарисеите многу постиме,
а Твоите ученици не постат?"
15А Исус им рече: "Можат ли сватовите да
тажат, додека младоженецот е со нив? Но, ќе
дојдат дни кога ќе им се отме младоженецот и
тогаш ќе постат.
16Никој не става алтица од ново платно на
стара облека, зашто алтицата ја цепи облеката
и дупката станува поголема. 17Ниту пак ново
вино се става во стари мешини; зашто
мешините се кинат, виното истекува и
мешините пропаѓаат. Туку ново вино се налева
во нови мешини, па се запазуваат и двете."

**Воскреснувањето на Јаировата ќерка**
(Мк.5:21-43; Лк.8:40-56)

18Додека им зборуваше за тоа, ете, еден
старешина на синагогата дојде, падна пред
Него ничкум и рече: "Мојата ќерка пред малку
умре, но дојди и стави ја Својата рака на неа и
таа ќе оживее." 19Исус стана и заедно со
учениците тргна со него.

[20]И ете, жена, која боледуваше дванаесет
години од крвавење, Му се приближи одзади и
се допре до работ на Неговата наметка,
[21]зашто си велеше во себеси: "Само ако се
допрам до Неговата облека, ќе оздравам."
[22]А Исус се сврте, ја виде и ѝ рече: "Охрабри
се, ќерко. Твојата вера те исцели." И жената
беше исцелена во тој час.
[23]Кога Исус дојде во куќата на старешината,
ги виде свирачите и развревената толпа, [24]и
рече: "Отстапете, зашто девојчето не е
умрено, туку спие." А тие Му се потсмеваа.
[25]Откако народот беше истеран, влезе и го
фати девојчето за рака и тоа стана. [26]И гласот
за тоа се рашири по сета земја.

**Исус исцелува двајца слепи**

[27]Кога Исус си одеше оттаму, двајца слепи Го
следеа, викајќи и зборувајќи: "Смилувај ни се,
Сине Давидов!"
[28]А кога дојде во куќата, слепите Му
пристапија, а Исус им рече: "Верувате ли дека
можам да го сторам тоа?"
Тие Му рекоа: "Да, Господи!"
[29]Тогаш ги допре нивните очи, велејќи:
"Нека биде според вашата вера." [30]И очите им
се отворија. А Исус им заповеда строго:
"Гледајте никој да не дознае за ова!" [31]А тие,
штом излегоа, го разгласија тоа по сета земја.

**Исус исцелува нем човек**

[32]Додека излегуваа, Му доведоа човек нем и
опседнат од демон. [33]Откако демонот беше
изгонет, немиот прозборува. И народот
восхитено зборуваше: "Никогаш не било
видено нешто вакво во Израел!"
[34]Фарисеите велеа: "Тој ги изгонува
демоните преку принцот на демоните."

**Исусовото сочувство**

[35]Исус одеше по сите градови и села,
поучувајќи во нивните синагоги, навестувајќи
го Евангелието за царството, исцелувајќи
секаква болест и секаква немош меѓу луѓето.
[36]А кога го виде народот, беше трогнат од
сожаление за него, зашто беше изморен и
раштркан како овци кои немаат пастир.
[37]Тогаш им рече на Своите ученици: "Жетвата

навистина е голема, а работници има малку,
[38]затоа молете Го Господарот на жетвата да
испрати работници за Својата жетва.”

**Исус одбира дванаесет апостоли**
(Мк.3:13-19, 6:7-13; Лк.6:12-16; 9:1-6)

**10** Ги повика Своите дванаесет ученици кај
Себе и им даде власт над нечистите
духови, да ги изгонуваат и да исцелуваат
секаква болест и секаква немош.
[2]А ова се имињата на дванаесетте апостоли:
првиот Симон, наречен Петар и неговиот брат
Андреј, па Јаков, синот на Зебедеј и брат му
Јован, [3]Филип и Бартоломеј, Тома и Матеј
даночникот, Јаков синот на Алфеј и Тадеј,
[4]Симон Кананеецот и Јуда Искариот, кој и Го
предаде.
[5]Исус ги испрати овие дванаесетмина и им
наложи, велејќи им: ”Не одете кај неевреите, и
не влегувајте во самаријански град; [6]туку,
подобро одете кај изгубените овци на
израеловиот дом. [7]И додека одите
проповедајте дека се приближи небесното
царство. [8]Исцелувајте болни, воскреснувајте
мртви, исчистувајте лепрозни, изгонувајте
демони; бесплатно добивте, бесплатно давајте.
[9]Не носете ни злато, ни сребро, ниту бакар во
вашите појаси; [10]ниту торба за пат, ни две
облеки, ни обувки, ни стап, зашто работникот
ја заслужува својата издршка.
[11]А кога ќе влезете во кој и да било град или
село, распрашајте кој е достоен во него и
останете таму додека не заминете оттаму.
[12]Кога ќе влезете во домот, поздравете го. [13]И
ако навистина куќата е достојна, вашиот мир
нека се спушти на неа, а ако не е достојна,
вашиот мир нека ви се врати вам. [14]И ако некој
не ве прими, ниту ги послуша вашите зборови,
кога ќе излегувате од таа куќа или град,
истресете го правот од вашите нозе. [15]Вистина
ви велам, полесно ќе им биде на Содом и
Гомора во судниот ден, отколку на тој град.”

**Треба да се очекува прогонство**
(Мк.13:9-13; Лк.21:12-17)

[16]”Ете, Јас ве испраќам како овци меѓу волци.
Затоа бидете мудри како змии и безопасни
како гулаби.

[17]Чувајте се од луѓето, зашто ќе ве предаваат
на судовите и ќе ве камшикуваат во нивните
синагоги. [18]Ќе бидете изведувани пред
управители и цареви, заради Мене, за
сведоштво на нив и на народите. [19]А кога ќе ве
предаваат, не грижете се како или што ќе
зборувате, бидејќи во оној час ќе ви биде
дадено што треба да кажете; [20]зашто не сте вие
тие кои зборувате, туку Духот на вашиот
Татко, Кој зборува во вас.
[21]И брат ќе предава брата на смрт, и татко -
детето, и децата ќе станат против родителите и
ќе ги убиваат. [22]И ќе бидете намразени од сите
заради Моето име; но, кој ќе истрае докрај, ќе
биде спасен. [23]Кога ќе ве прогонуваат во тој
град, бегајте во друг; зашто вистина ви велам,
нема да поминете низ сите израелски градови
додека не дојде Синот Човеков."
[24]"Ученикот не е над учителот, ниту робот
над својот господар. [25]Доста му е на ученикот
да стане како неговиот учител и на робот како
неговиот господар. Ако стопанот на куќата го
нарекоа Белзебул, колку повеќе неговите
домашни?"

### Охрабрување против стравот

(Лк.12:2-7)

[26]"Затоа, не плашете се од нив, зашто нема
ништо покриено што не ќе се открие, ниту
скриено што не ќе се дознае. [27]Она што ви го
говорам во темнина, кажете го во светлина; и
она што ќе го чуете на уво, разгласете го од
покривите. [28]И не плашете се од оние што го
убиваат телото, а душата не можат да ја
убијат. Туку плашете се повеќе од Оној Кој
може да ги погуби и душата и телото во
пеколот. [29]Не се продаваат ли две врапчиња за
една пара? Сепак ниедно од нив не паѓа на
земјата без вашиот Татко. [30]А вам ви се
изброени дури и влакната на главата. [31]И така,
не плашете се. Вие сте поскапи од многу
врапчиња."

### Јавно исповедување на Исус

(Лк.12:8,9)

[32]"И така, секој кој Ме признава Мене пред
луѓето, ќе го признаам и Јас него пред Мојот
Татко, Кој е на небесата. [33]А кој ќе се откаже

од Мене пред луѓето, и Јас ќе се откажам од
него пред Мојот Татко, Кој е на небесата."

**Промената носи судир**
(Лк.12:51-53; 14:26,27)

34"Не мислете дека дојдов да донесам мир на
земјата. Не дојдов да донесам мир, туку меч.
35Зашто дојдов да донесам непријателство меѓу
човекот и неговиот татко, ќерката и нејзината
мајка, снаата и нејзината свекрва, 36а
непријатели на човекот ќе бидат неговите
домашни.
37Кој љуби татко или мајка повеќе од Мене,
не е достоен за Мене, и кој љуби син или ќерка
повеќе од Мене, не е достоен за Мене; 38и кој
не го зема својот крст и не оди по Мене, не е
достоен за Мене. 39Кој ќе ја најде својата душа,
ќе ја загуби; и кој ќе ја загуби својата душа
заради Мене, ќе ја најде."

**Награда за служење**
(Мк.9:41)

40"Кој ве прима вас, Ме прима Мене, а кој Ме
прима Мене, Го прима Оној Кој Ме прати.
41Кој прима пророк во име на пророк, ќе прими
пророчка награда; и кој прима праведник во
име на праведник, ќе прими праведничка
награда. 42Кој ќе напои еден од овие малечкиве
само со чаша студена вода, во име на ученик,
вистина ви велам, никако нема да ја загуби
својата награда."

**Јован Крстителот праќа гласници**
(Лк.7:18-23)

**11** А кога Исус заврши со поучувањето на
Своите дванаесет ученици, замина
оттаму да поучува и да проповеда во нивните
градови.
2Кога Јован чу во занданата за делата на
Христос, испрати двајца од своите ученици, 3да
Го прашаат: "Ти ли си Оној Кој треба да дојде
или да очекуваме друг?"
4Исус им одговори, велејќи: "Одете и јавете
му на Јован за она што го слушате и гледате:
5слепи прогледуваат и сакати одат, лепрозни се
исчистуваат и глуви прослушуваат, мртви
воскреснуваат, и на сиромашните им се
проповеда Евангелието. 6Блажен е оној кој не
се соблазнува заради Мене."

**Исус му заповеда на Јован**
(Лк.7:24-35)
[7]Кога тие си отидоа, Исус почна да му зборува
на народот за Јован: "Што излеговте да видите
во пустината? Трска што ветрот ја лулее?
[8]Што излеговте да видите? Човек облечен во
мека облека? Ете, тие што носат меки облеки
се во царските дворци. [9]Па зошто излеговте?
Пророк ли да видите? Да, ви велам, и повеќе
од пророк. [10]Овој е оној за кого е пишано:

'Еве, го праќам Мојот гласник
пред Твоето лице,
кој ќе го подготви
Твојот пат пред Тебе.'

[11]Вистина ви велам, меѓу родените од жена не
се издигнал поголем од Јован Крстителот; но,
најмалиот во небесното царство е поголем од
него. [12]А од дните на Јован Крстителот досега
небесното царство трпи насилство и
насилниците го отимаат насила; [13]зашто сите
пророци и Законот пророкуваа до Јован; [14]и
ако сакате да прифатите, тој е Илија кој
требаше да дојде. [15]Кој има уши нека чуе!
[16]"А со што да го споредам ова поколение?
Прилега на деца кои седат по пазарите и им
довикуваат на другарите, [17]велејќи:

'Ви свиревме на свирка и не игравте,
ви пеевме таговни песни и не тагувавте.'

[18]Зашто дојде Јован, кој ниту јаде, ниту пие, а
тие велат: 'Има демон!' [19]Дојде Синот Човеков,
кој јаде и пие, па велат: 'Еве, човек лаком и
пијаница, пријател на даночниците и на
грешниците!' Сепак мудроста се оправда преку
своите дела."

**Осуда над некои градови**
(Лк.10:13-15)

[20]Тогаш почна да ги прекорува градовите, во
кои се случија најмногу Негови моќни дела,
бидејќи не се покајаа. [21]"Тешко тебе,
Хоразине! Тешко тебе, Бетсаидо! Зашто ако
во Тир и Сидон се случеа моќните дела, што се
случија кај вас, одамна би се покајале во
струнени вреќи и пепел. [22]Но, ви велам:

полесно ќе им биде на Тир и Сидон во судниот
ден, отколку вам. 23А ти, Капернауме, кој се
воздигна до небото, ќе слезеш до Адот. Зашто
ако во Содом се случеа моќните дела што се
случија во тебе, ќе останеше до ден денешен.
24Но ви велам, на земјата Содомска ќе ѝ биде
полесно на судниот ден, отколку тебе."

**Починка во Исус**
(Лк.10:21,22)

25Тогаш Исус продолжи, велејќи: "Ти
благодарам, Татко, Господар на небото и на
земјата, зашто го скри тоа од мудрите и
разумните, а им го откри на простодушните.
26Да, Татко, зашто така Тебе ти годеше.
27Сè Ми е предадено од Мојот Татко, и никој
не Го познава Синот, освен Таткото; ниту
некој Го познава Таткото, освен Синот, и оној
кому Синот сака да му открие.
28Дојдете кај Мене сите што сте онемоштени
и обременети, а Јас ќе ви дадам починка.
29Земете го Мојот јарем на себе и научете се од
Мене, зашто Јас сум кроток и понизен по срце;
а вие ќе најдете починка за своите души,
30зашто Мојот јарем е подноslив и Мојот товар
е лесен."

**Исус е Господар над саботниот ден**
(Мк.2:23-28; Лк.6:1-5)

**12** Во тоа време, Исус минуваше низ
посевите во саботен ден; а Неговите
ученици огладнеа и почнаа да кинат класје и да
јадат. 2А фарисеите штом го видоа тоа, Му
рекоа: "Гледај, Твоите ученици го прават она
што не е дозволено да се прави во саботен ден."
3А Тој им рече: "Зар не сте читале што
стори Давид, кога огладне тој и оние кои беа со
него? 4Како влезе во Божјиот дом и го изеде
изложениот леб, што не смееја да го јадат ни
тој, ни неговите другари, туку само
свештениците? 5Или, зар не сте читале во
Законот дека свештениците, во саботните
денови во Храмот ја осквернуваат саботата и
не се виновни? 6Но Јас ви велам дека еден
Поголем од Храмот е тука. 7Ако знаевте што
значи: 'Милост сакам, а не жртва', немаше да
ги осудите невините, 8зашто Синот Човеков е
Господар на саботниот ден."

### Исус исцелува човек со исушена рака
(Мк.3:1-6; Лк.6:6-11)

9А кога си замина оттаму, дојде во нивната
синагога. 10И ете, таму имаше еден човек со
исушена рака и, за да Го обвинат, го прашаа
велејќи му: "Дозволено ли е да се исцелува во
саботен ден?"
11А Тој им рече: "Кој од вас, ако има една
овца, и таа падне во саботен ден во јама, не ќе
ја фати и извади? 12А колку поскап е човекот
од овцата. Затоа, дозволено е да се прави
добро во саботен ден."
13Тогаш му рече на човекот: "Протегни ја
раката!" Тој ја протегна и таа стана здрава
како и другата. 14А фарисеите излегоа надвор
и се советуваа против Него како да Го погубат.

### Божји слуга

15Но знаејќи го тоа, Исус си замина оттаму; а
мнозина Го следеа и ги исцели сите, 16но ги
предупреди да не разгласуваат за Него, 17за да
се исполни кажаното преку пророкот Исаија,
кој рече:

18"Еве Го Мојот слуга,
Кого Го избрав; Мојот возљубен,
во Кого мојата душа е задоволна.
Ќе Го положам Мојот Дух на Него,
а Тој ќе им објави суд на народите.
19Нема да се препира,
ниту ќе вика, ниту некој ќе го чуе
Неговиот глас по улиците.
20Нема да докрши поткршена трска,
ниту ќе угасне фитил што тлее,
додека не го изведе судот до победа.
21А народите ќе се надеваат
во Неговото име."

### Божјата сила над ѓаволот
(Мк.3:20-30; Лк.11:14-23; 12:10)

22Тогаш доведоа кај Него еден опседнат од
демон, кој беше слеп и нем, а Тој го исцели,
така што немиот прозборува и прогледа. 23И
сиот насобран народ се восхитуваше и
зборуваше: "Зар не е Овој Синот Давидов?"
24А фарисеите, кога го слушнаа тоа, рекоа:
"Овој ги изгонува демоните само преку
Белзебуб, принцот на демоните."

[25]Знаејќи ги нивните мисли, Исус им рече:
"Секое царство, поделено во себеси, запустува,
и секој град или дом, кој е поделен во себеси,
нема да опстане. [26]И ако сатаната изгонува
сатана, тој се поделил во себеси, и како ќе
опстане неговото царство? [27]И ако Јас ги
изгонувам демоните преку Белзебуб, тогаш
преку кого ги изгонуваат вашите синови?
Затоа тие ќе ви бидат судии; [28]но, ако Јас ги
изгонувам демоните преку Божјиот Дух, тогаш
Божјото царство дошло врз вас.

[29]Или, како може некој да влезе во куќата на
силен човек и да му ја обере покуќнината, ако
најнапред не го врзе силниот, па тогаш да му ја
ограби куќата?

[30]Кој не е со Мене, тој е против Мене; и кој
не собира со Мене, растура. [31]Затоа ви велам:
секој грев и хула ќе им се простат на луѓето, но
хулата против Духот нема да биде простена.
[32]И ако некој рече збор против Синот Човеков,
ќе му се прости; но ако некој рече против
Светиот Дух, нема да му се прости ниту сега,
ниту во иднина."

**Дрвото се познава по своите плодови**
(Лк.6:43-45)

[33]"Или направете го дрвото добро и неговиот
плод добар; или направете го дрвото расипано,
и неговиот плод расипан; зашто дрвото се
познава по плодот. [34]Змиска породо! Како
можете да зборувате добро кога сте зли?
Зашто од изобилството на срцето зборува
устата. [35]Добриот човек, од добрата ризница
изнесува добри нешта; а злиот човек од злата
ризница изнесува зли нешта. [36]И ви велам дека
за секој празен збор што ќе го изговорат
луѓето, ќе одговараат на судниот ден; [37]зашто
по вашите зборови ќе бидете оправдани, и по
вашите зборови ќе бидете осудени."

**Прекор поради желба за чудотворни знаци**
(Мк.8:11,12; Лк.11:29-32)

[38]Тогаш некои од закониците и фарисеите Му
одговорија, велејќи: "Учителе, сакаме да
видиме знак од Тебе."

[39]А Тој им одговори, велејќи: "Злото и
прељубничкото поколение бара знак, но нема
да му се даде никаков знак, освен знакот на

пророкот Јона. [40]Зашто, како што Јона беше
во утробата на големата риба три дни и три
ноќи, така и Синот Човеков ќе биде во срцето
на земјата три дни и три ноќи. [41]Ниневјаните
ќе се дигнат на суд со ова поколение и ќе го
осудат, зашто се покајаа од проповедта на
Јона, а еве, тука е еден поголем од Јона.
[42]Царицата на југот ќе се крене на суд со ова
поколение и ќе го осуди, зашто таа дојде од
далеку, за да ја чуе мудроста на Соломон, а
еве, тука е еден поголем од Соломон."

**Нечистиот дух се враќа**
(Лк.11:24-26)

[43]Кога нечистиот дух излегува од човек,
минува низ безводни места барајќи одмор, ама
не го наоѓа. [44]Тогаш вели: 'Ќе се вратам во
својот дом од каде што излегов.' И кога ќе
дојде, го наоѓа празен, изметен и суреден.
[45]Тогаш оди и зема со себе седум други духови,
полоши од себе и тие влегуваат и живеат таму,
а последната состојба на тој човек станува
полоша од првата. Така ќе биде и со ова зло
поколение."

**Вистинското Исусово семејство**
(Мк.3:31-35; Лк.8:19-21)

[46]Додека Тој сè уште му зборуваше на народот,
ете, мајка Му и Неговите браќа стоеја надвор и
сакаа да зборуваат со Него. [47]А некој Му рече:
"Еве, мајка Ти и Твоите браќа стојат надвор и
сакаат да зборуваат со Тебе.

[48]А Тој во одговор му рече на оној кој му го
кажа тоа: "Која е Мојата мајка и кои се Моите
браќа?" [49]И ја протегна раката кон Своите
ученици и рече: "Еве ја Мојата мајка и Моите
браќа; [50]зашто, оној што ја врши волјата на
Мојот Татко, Кој е на небесата, тој Ми е брат
и сестра и мајка."

**Споредбата за сејачот**
(Мк.4:1-9; Лк.8:4-8)

**13** Тој ден Исус излезе од куќата и седна
крај морето. [2]И многу народ се собра
околу Него, така што Тој влезе во кораб и
седна, а луѓето стоеја на брегот. [3]Им говореше
за многу нешта во споредби, велејќи: "Ете,
сејач излезе да сее, [4]и кога сееше, некои зрна

паднаа крај патот, птици дојдоа и ги исколваа.
[5]Други паднаа на карпести места, каде што
немаше многу земја и набргу никнаа, зашто
немаше длабока земја. [6]А кога изгреа сонцето
изгореа, и бидејќи немаа корен се исушија.
[7]Други паднаа меѓу трње, а трњето израсна и
ги задуши. [8]Некои паднаа на добра земја и
дадоа плодови: едно стократен, друго шеесет, а
трето триесет. [9]Кој има уши нека чуе!"

**Причината за споредбите**
(Мк.4:10-12; Лк.8:9,10)

[10]Учениците Му се приближија и Му рекоа:
"Зошто им зборуваш во споредби?"
[11]А Тој им одговори, велејќи: "Затоа што
вам ви е дадено да ги знаете тајните на
небесното царство, а ним не им е дадено.
[12]Зашто кој има, ќе му се даде и ќе има
изобилство; а кој нема, ќе му се одземе и она
што го има. [13]Затоа им зборувам во споредби,
зашто гледаат, а не можат да видат и слушаат,
а не можат да чујат, ниту пак разбираат. [14]И
врз нив се исполнува пророштвото на Исаија,
кое вели:

'Ќе слушате и нема да разберете;
ќе гледате и нема да распознаете.
[15]Зашто срцето на овие луѓе отапело;
и со ушите одвај слушаат,
ги затвориле очите;
за да не гледаат со нив,
ниту да слушаат со ушите,
и да разберат со срцето и да се обратат,
за Јас да ги исцелам.'

[16]Но блажени се вашите очи, бидејќи гледаат и
вашите уши, бидејќи слушаат. [17]Зашто вистина
ви велам дека многу пророци и праведници
посакуваа да го видат ова што го гледате вие, а
не го видоа; и да го слушнат она што го
слушате вие, а не го слушнаа."

**Толкување на споредбата за сејачот**
(Мк.4:13-20; Лк.8:11-15)

[18]"Затоа, чујте ја споредбата за сејачот. [19]Кога
некој го слуша словото за царството, а не го
разбира, тогаш доаѓа лукавиот и го граба тоа
што е посеано во неговото срце; тоа е она што

е посеано крај патот. 20А посеаното на
карпести места е оној што го слуша словото и
веднаш го прима со радост, 21но нема корен во
себе и привремен е, а кога ќе настане невола
или прогонство заради словото, веднаш се
откажува. 22А посеаното меѓу трње е оној кој
го слуша словото, но грижите за светов и
измамливото богатство го задушуваат словото
и станува неплоден. 23Додека посеаното на
добра земја е оној кој го слуша словото и го
разбира; тој кој навистина раѓа плод и
донесува: еден - сто, друг - шеесет, а трет -
триесет."

**Житото и каколот**

24Им претстави и друга споредба, велејќи:
"Небесното царство прилега на човек кој
посеал добро семе на својата нива. 25Но, кога
луѓето спиеле, дошол неговиот непријател и
посеал какол меѓу пченицата и си отишол. 26А
кога посевот порасна и донесе плод, тогаш се
покажа и каколот.

27Слугите на домаќинот пристапија и му
рекоа: 'Господару, зар не посеа добро семе на
својата нива? Тогаш, од каде е каколот?'

28А тој им рече: 'Човек непријател го
направи тоа.'

Слугите пак му рекоа: 'Сакаш ли тогаш да
одиме и да го исплевиме?'

29А тој рече: 'Не, да не би собирајќи го
каколот да ја откорнете со него и пченицата.
30Оставете ги нека растат двете заедно до
жетвата. А за време на жетвата ќе им кажам
на жетварите: 'Соберете го најнапред каколот
и врзете го во снопови, за горење, а житото
приберете го во мојот амбар'."

**Синапово зрно**

(Мк.4:30-32; Лк.13:18-19)

31И друга споредба им претстави, велејќи:
"Небесното царство прилега на синапово зрно,
кое човек го зема и го сее на својата нива; 32тоа
е навистина најмало од сите семиња, но кога ќе
порасне, поголемо е од сите градинарски
растенија и станува дрво, па небесните птици
доаѓаат и си прават гнезда на неговите
гранки."

### За квасецот
(Лк.13:20,21)
33Друга споредба им кажа: "Небесното царство
е слично на квас што го зема жена и го става
во три мери брашно, сè додека не скисне сето."

### Објаснување за споредбата
(Мк.4:33,34)

34Сето ова Исус му го кажа на народот во
споредби и без споредби ништо не говореше;
35за да се исполни реченото преку пророкот,
кој вели:

"Ќе им зборувам во споредби;
ќе го објавам скриеното
од настанувањето на светот."

### Објаснување на споредбата за житото и каколот

36Тогаш го отпушти народот и влезе во куќата.
А Неговите ученици дојдоа кај Него и рекоа:
"Објасни ни ја споредбата за каколот на
нивата."
37А Тој им одговори, велејќи: "Сејачот на
доброто семе е Синот Човеков. 38Нивата е
светот, доброто семе, тоа се синовите на
Царството, а каколот се синовите на злиот, 39а
непријателот што го посеа, е ѓаволот. Жетвата
е крајот на времето, а жетварите се ангели.
40Како што каколот се собира и се гори в
оган, така ќе биде и при крајот на времето.
41Синот Човеков ќе ги испрати Своите ангели.
Тие ќе го соберат од Неговото царство сето
она што наведува на грев и оние кои вршат
беззаконие 42и ќе ги фрлат во огнената печка;
таму ќе има лелек и чкртање со заби. 43Тогаш
праведниците ќе болскотат како сонце во
царството на својот Татко. Кој има уши, нека
чуе!"

### Закопаното богатство

44"Небесното царство прилега на богатство
скриено во нива, кое човекот го нашол и го
скрил, па од преголема радост оди и продава сè
што има, и ја купува нивата."

### Скапоцениот бисер

45"Небесното царство прилега и на трговец кој

бара убави бисери. 46А кога ќе најде еден
скапоцен бисер, оди и продава сè што има, и го
купува."

**Големата мрежа**

47"Небесното царство прилега уште и на
мрежа фрлена во морето, која собира риби од
секаков вид. 48Кога ќе се наполни, ја
извлекуваат на брегот и седнуваат, па ги
собираат добрите во садови, а лошите ги
фрлаат. 49Така ќе биде и на крајот на времето;
ангелите ќе излезат и ќе ги издвојат злите од
праведните, 50и ќе ги фрлат во огнена печка;
таму ќе има лелек и чкртање со заби."

**Богатството на домаќинот**

51Исус им рече: "Дали го разбравте сето ова?"
А тие Му рекоа: "Да, Господи!"
52А Тој им рече: "Затоа секој законик, кој
станал ученик на небесното царство, прилега
на домаќин кој од својата ризница го изнесува
новото и старото."

**Исус не е прифатен во Назарет**
(Мк.6:1-6; Лк.4:16-30)

53А кога Исус заврши со споредбите, замина
оттаму. 54И откако дојде во своето родно
место, ги поучуваше во нивните синагоги, а тие
се чудеа и зборуваа: "Од каде Му се на Овој
оваа мудрост и моќни дела? 55Не е ли овој
синот на дрводелецот? Мајка Му не ли се вика
Марија, а Неговите браќа: Јаков, Јосиф, Симон
и Јуда? 56И сите Негови сестри не се ли кај
нас? Од каде Му е тогаш на Овој сето тоа?"
57И се соблазнија од Него.
А Исус им рече: "Пророкот не е без чест,
освен во својот роден крај и во својот дом."
58И не направи таму многу моќни дела,
поради нивното неверување.

**Смртта на Јован Крстителот**
(Мк.6:14-29; Лк.9:7-9)

14 Во она време тетрархот Ирод ја чу
веста за Исус 2и им рече на своите слуги:
"Тоа е Јован Крстителот. Воскреснал од
мртвите, и затоа моќните дела дејствуваат во
него."
3Кога Ирод го фати Јована, го врза и го

стави в зандана заради Иродијада, жената на
својот брат Филип, 4бидејќи Јован му велеше:
"Не е според законот да ја имаш", 5и иако
сакаше да го убие, се плашеше од народот,
зашто го сметаше за пророк.
6А кога се празнуваше Иродовиот роденден,
ќерката на Иродијада играше пред нив и му
угоди на Ирод. 7Затоа, тој со заклетва ѝ вети
дека ќе ѝ даде што и да му побара. 8А таа,
наговорена од својата мајка, рече: "Дај ми ја
тука на чинија главата на Јован Крстителот."
9На царот му беше жал, но заради заклетвите
и заради оние што седеа со него, заповеда да ѝ
ја дадат, 10и испрати, па го обезглавија Јован во
занданата. 11Неговата глава беше донесена на
чинија и ѝ беше дадена на девојката, а таа ѝ ја
однесе на мајка си. 12А неговите ученици
дојдоа, го зедоа телото и го погребаа, па
отидоа и Му јавија на Исус.

**Исус нахранува пет илјади луѓе**
(Мк.6:30-44; Лк.9:10-17; Јвн.6:1-14)

13А кога го чу тоа Исус, замина оттаму со
кораб, во пусто место, насамо. Но народот чу и
Го следеше пеш од градовите. 14И кога излезе
на брегот виде едночудо луѓе, се сожали на нив
и ги исцели нивните болни.
15А кога се свечери, Неговите ученици
дојдоа кај Него и Му рекоа: "Местово е пусто
и времето е веќе поодминато. Пушти ги луѓето
да отидат по селата за да си купат храна."
16Но Исус им рече: "Нема потреба да одат,
дајте им вие да јадат!"
17А тие Му рекоа: "Овде немаме ништо,
освен пет лебови и две риби."
18А Тој им рече: "Донесете Ми ги тука." 19И
заповеда луѓето да поседнат по тревата; ги зеде
петте лебови и двете риби, погледна кон
небото, ги благослови, ги раскрши лебовите и
им ги даде на учениците, а учениците на
луѓето. 20И сите јадоа и се наситија, и ги дигнаа
преостанатите парчиња, дванаесет полни
кошеви. 21А оние што јадеа, беа околу пет
илјади мажи, покрај жените и децата.

**Исус оди по вода**
(Мк.6:45-52; Јвн.6:16-21)

22И веднаш потоа Исус ги натера Своите

ученици да влезат во коработ и да отидат пред
Него на другата страна, додека Тој да го
распушти народот. 23И штом го распушти, се
искачи на гората за да се моли насамо. Кога се
свечери, таму беше сам. 24Коработ веќе беше
многу далеку од брегот и го удираа брановите,
зашто ветрот беше спротивен.

25Во четвртата ноќна стража Тој дојде кај
нив, одејќи по морето. 26Кога Го видоа како
оди по морето, учениците се исплашија и
рекоа: "Тоа е привидение!" и извикаа од страв.

27А Исус веднаш им проговори, велејќи:
"Охрабрете се! Јас Сум! Не бојте се."

28А Петар Му одговори и рече: "Господи, ако
си Ти, заповедај да дојдам кај Тебе по водава."

29Овој му рече: "Дојди!"

Петар слезе од коработ и тргна по водата
кон Исус. 30Но кога го виде силниот ветар, се
исплаши, почна да тоне и извика, велејќи:
"Господи, спаси ме!"

31А Исус веднаш ја испружи раката, го фати и
му рече: "Маловернику, зошто се посомнева?"

32И кога влегоа во коработ, ветрот престана.
33А оние што беа во коработ, дојдоа и Му се
поклонија, велејќи: "Навистина, Ти си Божјиот
Син."

**Исус го исцелува болниот од Генисарет**
(Мк.6:53-56)

34И кога преминаа на другата страна, дојдоа во
генисаретската земја. 35И кога Го препознаа
мажите од тоа место, разгласија по целата
околина, па Му ги донесоа сите што беа болни,
36и Го молеа да се допрат само до работ од
Неговата наметка; и кој како ќе се допреше,
оздравуваше.

**Божја заповед или човечки традиции?**
(Мк.7:1-23)

**15** Тогаш фарисеите и закониците од
Ерусалим, Му пристапија на Исус и
рекоа: 2"Зошто Твоите ученици ја
престапуваат традицијата на старите? Бидејќи
не си ги мијат рацете, кога јадат леб."

3А Тој одговарајќи им рече: "Зошто и вие ја
престапувате Божјата заповед, заради вашите
традиции? 4Зашто Бог заповеда: 'Почитувај ги
таткото и мајката' и 'Кој зборува лошо за

својот татко или мајка, нека биде казнет со
смрт'. 5А вие велите: кој ќе му рече на татко си
или на мајка си: 'Она со што би можел да те
помогнам, Му е подарено на Бога, 6тој нема
обврска спрема татка си или мајка си'. Така го
укинавте Божјото слово заради вашите
традиции. 7Лицемери! Исаија добро
пророкуваше за вас, велејќи:

8'Овој народ Ме почитува со усните,
а нивното срце е далеку од Мене.
9Попусто Ми се поклонуваат,
поучувајќи учења кои се
човечки повелби.'"

10И го повика народот и му рече: "Слушајте и
разберете! 11Она што влегува во устата не го
погани човекот, туку она што излегува од
устата, тоа го погани човекот."
12Тогаш учениците Му се приближија и
рекоа: "Знаеш ли дека фарисеите се навредија
кога го чуја тоа?"
13А Тој им одговори и рече: "Секое растение
што не го насадил Мојот небесен Татко, ќе
биде искорнато. 14Оставете ги. Тие се слепи
водачи на слепите, а ако слеп води слеп,
обајцата ќе паднат в јама."
15А Петар изусти и Му рече: "Објасни ни ја
споредбата."
16На тоа Исус им рече: "Зар вие сè уште не
разбирате? 17Не сфаќате ли дека сè што
влегува во устата минува низ стомакот и се
исфрла надвор? 18А она што излегува од
устата, произлегува од срцето и тоа го погани
човекот. 19Зашто од срцето произлегуваат зли
мисли, убиства, прељуби, блудства, кражби,
лажни сведоштва, хули. 20Тие се нештата кои
го поганат човекот. А јадењето со неизмиени
раце не го погани човекот."

**Верата на една нееврејка**
(Мк.7:24-30)

21Откако излезе оттаму, Исус се повлече во
пределите на Тир и Сидон. 22И ете, една жена,
хананејка, се појави од тие краишта и извика
кон Него велејќи: "Смилувај ми се, Господи,
Сине Давидов! Мојата ќерка е тешко
опседната од демон."

23А Тој не ѝ одговори со ниеден збор. Но Му
се приближија Неговите ученици и Го молеа,
велејќи Му: "Избркај ја, зашто вика по нас."
24Но Тој одговори и рече: "Јас Сум испратен
само кај загубените овци на израеловиот дом."
25Таа повторно Му се приближи и
поклонувајќи Му се рече: "Господи, помогни
ми!"
26А Тој, одговарајќи ѝ рече: "Не е убаво да се
земе лебот од децата и да им се фрли на
кучињата."
27Но таа рече: "Да, Господи, но дури и
кучињата јадат од трошките што паѓаат од
трпезата на нивните Господари."
28Тогаш Исус ѝ одговори, велејќи: "О, жено,
голема е твојата вера. Нека ти биде како што
посакуваш." И нејзината ќерка беше исцелена
во тој час.

**Исус исцелува мнозина**

29Откако замина оттаму, Исус дојде покрај
Галилејското Море, се искачи на горага и
седна таму. 30И нагрвалија на Него едночудо
луѓе, кои носеа со себе: куци, сакати, слепи,
неми и многу други, па ги положуваа при
Неговите нозе, а Тој ги исцелуваше, 31па
гледајќи ги немите како прозборуваат,
сакатите како оздравуваат, куците како одат и
слепите како гледаат луѓето се восхитуваа; и
Го прославуваа Богот на Израел.

**Исус нахранува четири илјади луѓе**
(Мк.8:1-10)

32А Исус ги повика Своите ученици кај Себе, и
рече: "Исполнет Сум со сожаление спрема
луѓево, зашто веќе три дни останаа со Мене и
немаат што да јадат, а не сакам да ги отпуштам
гладни, за да не премалат по патот."
33Учениците Му рекоа: "Кај ќе најдеме во
пустинава толку леб, за да наситиме олку
многу луѓе?"
34Исус им рече: "Колку лебови имате?"
Тие рекоа: "Седум и неколку рипчиња."
35И им заповеда на луѓето да испоседнат
наземи; 36ги зеде седумте лебови и рибите,
благодари, ги раскрши и им ги даде на
учениците, а учениците пак на луѓето. 37И сите
јадоа и се наситија, и го собраа преостанатото

од парчињата, седум полни кошеви. [38]А оние
што јадеа, беа четири илјади мажи, покрај
жените и децата. [39]И штом ги распушти луѓето,
влезе во коработ и дојде во пределите на
Магадан.

**Разбирање на времињата**
(Мк.8:11-13; Лк.12:54-56)

**16** Дојдоа фарисеите и садукеите и,
искушувајќи Го, побараа да им покаже
знак од небото.
[2]Но Тој одговори, велејќи им: "Кога се
свечерува, велите: 'Ќе биде ведро, зашто
небото е црвено', [3]а наутро: 'Денес ќе има
невреме, зашто небото е црвено и стушено.'
Навистина знаете да го разликувате изгледот
на небото, а знаците на времињата не можете!
[4]Злото и прељубничкото поколение бара знак,
но нема да му биде даден друг знак, освен
знакот на пророкот Јона." Та ги остави и си
замина.

**Влијанието на фарисеите и садукеите**
(Мк.8:14-21)

[5]Неговите ученици преминаа на другата страна
и заборавија да земат леб. [6]А Исус им рече:
"Внимавајте и чувајте се од фарисејскиот и
садукејскиот квас!"
[7]А тие расправаа меѓу себе, велејќи: "Ова го
вели зашто не зедовме леб."
[8]А Исус знаејќи го тоа, им рече:
"Маловерни, зошто расправате меѓу себе оти
не зедовте леб? [9]Уште ли не сфативте и не
помните ли за петте лебови на пет илјади души
и колку кошеви собравте? [10]Ни за седумте
лебови на четири илјади души и колку кошеви
собравте? [11]Како не можете да разберете дека
не ви зборувам за леб? Туку чувајте се од
фарисејскиот и садукејскиот квас!" [12]Тогаш
сфатија дека не им рече да се чуваат од
лебниот квас, туку од фарисејското и
садукејското учење.

**Исус е Месијата**
(Мк.8:27-30; Лк.9:18-21)

[13]А кога Исус дојде во околината на Цезареја
Филипова, ги праша учениците и рече: "Што
велат луѓето за Мене, Кој е Синот Човеков?"

14 А тие рекоа: "Едни велат дека си Јован
Крстителот, други дека си Илија, а трети пак
дека си Еремија или еден од пророците."
15 Тој им рече: "А вие што велите, Кој Сум
Јас?"
16 Одговори Симон Петар и рече: "Ти си
Христос, Синот на живиот Бог."
17 Исус одговори, велејќи: "Блажен си
Симоне, сине Јонин, зашто тоа не ти го открија
телото и крвта, туку Мојот Татко, Кој е на
небесата. 18 А Јас пак ти велам дека си Петар, и
на таа карпа ќе ја изградам Мојата црква и
портите на Адот нема да ја надвладеат. 19 И ќе
ти ги дадам клучевите на небесното царство,
па сè што ќе сврзеш на земјата, ќе биде
сврзано на небото, и што ќе разврзеш на
земјата, ќе биде разврзано на небото." 20 Тогаш
ги предупреди Своите ученици да не кажуваат
никому дека Тој е Христос.

**Исус мора да умре**
(Мк.8:31-9:1; Лк.9:22-27)

21 Оттогаш Исус почна да им кажува на Своите
ученици дека мора да замине за Ерусалим и
многу да пострада од старешините,
првосвештениците и закониците, да биде убиен
и на третиот ден да воскресне.
22 А Петар Го тргна настрана и почна да Го
прекорува, велејќи: "Не дај Боже, Господи; тоа
никогаш нема да Ти се случи!"
23 А Тој се обѕрна и му рече на Петар: "Тргни
се зад Мене, сатано! Ти си Ми соблазнив,
зашто не ти е на ум она што е Божјо, туку она
што е човечко."
24 Тогаш Исус им рече на Своите ученици:
"Ако некој сака да тргне по Мене, нека се
откаже од себеси, нека го земе својот крст и
нека Ме следи. 25 Зашто, кој сака да ја спаси
својата душа, ќе ја загуби, а кој ќе ја загуби
својата душа заради Мене, ќе ја најде. 26 Зашто,
каква полза ќе има човекот ако го придобие
целиот свет, а ја загуби својата душа? Или што
ќе даде човек во замена за својата душа?
27 Зашто Синот Човеков ќе дојде во славата на
Својот Татко, со Своите ангели и тогаш
секому ќе му возврати според неговите дела.
28 Вистина ви велам дека меѓу овие што стојат
тука, има некои кои нема да вкусат смрт

додека не Го видат Синот Човеков како доаѓа
во Своето царство."

**Преображение**
(Мк.9:2-13; Лк.9:28-36)

17 По шест дни Исус ги зеде со Себе
Петар, Јаков и неговиот брат Јован и ги
изведе на висока гора, насамо. 2И се преобрази
пред нив, лицето Му болсна како сонцето, а
Неговата облека стана бела како светлина. 3И
ете, им се јавија Мојсеј и Илија, и разговараа
со Него.
4А Петар одговори и Му рече на Исус:
"Господи, убаво ни е тука; ако сакаш ќе
направам три сеници: една за Тебе, една за
Мојсеј и една за Илија."
5Додека тој уште зборуваше, ете, ги засени
светол облак, а глас од облакот велеше: "Овој
е Мојот возљубен Син, Кој е по Мојата волја;
слушајте Го Него!"
6А кога учениците го чуја тоа, паднаа
ничкум и многу се исплашија. 7Исус се
приближи до нив, ги допре и им рече: "Станете
и не бојте се!" 8А кога ги подигнаа своите очи,
не видоа никого, туку само Исуса.
9Додека слегуваа од горechата, Исус им
заповеда, велејќи: "Не кажувајте му никому за
ова видение, додека Синот Човеков не
воскресне од мртвите."
10А учениците Го прашаа, говорејќи: "Зошто
тогаш закониците велат дека најнапред мора
да дојде Илија?"
11А Тој им одговори, велејќи: "Навистина
прво треба да дојде Илија и сè да возобнови.
12Но, ви велам, дека Илија веќе дојде и не го
препознаа, туку со него направија сè што
сакаа. Така и Синот Човеков ќе пострада од
нив." 13Тогаш учениците разбраа дека им
зборуваше за Јован Крстителот.

**Исус исцелува опседнато момче**
(Мк.9:14-29; Лк.9:37-43)

14Кога дојдоа кај народот, еден човек Му
пристапи, падна на колена пред Него и рече:
15"Господи, смилувај му се на мојот син, зашто
е месечар и се мачи многу, честопати паѓа во
огнот и често во водата. 16Го доведов кај
Твоите ученици, а тие не можеа да го исцелат."

[17]Исус му одговори и рече: "О, неверен и
опак роде! До кога ќе бидам со вас? До кога ќе
ве трпам? Доведете Ми го тука." [18]И Исус го
прекори, а демонот излезе од него, и момчето
вчасум беше исцелено.
[19]Тогаш учениците дојдоа кај Исус насамо и
рекоа: "Зошто ние не можевме да го
истераме?"
[20]А Тој им рече: "Заради вашето неверие;
зашто, вистина ви велам, ако имате вера колку
синапово зрно, ќе ѝ речете на оваа гора:
'Премести се оттука таму!', и ќе се премести.
Ништо не ќе ви биде невозможно. [21]А овој вид
не излегува инаку туку преку молитва и пост."

### Исус ги претскажува Својата смрт и воскресението
(Мк.9:30-32; Лк.9:43-45)

[22]Додека беа собрани заедно во Галилеја, Исус
им рече: "Синот Човеков ќе биде предаден во
човечки раце, [23]ќе Го убијат и на третиот ден
ќе воскресне." А тие многу се нажалија.

### Паричка во устата на риба

[24]Кога дојдоа во Капернаум, собирачите на
дводрахми, Храмовиот данок, му пристапија на
Петар и му рекоа: "Зарем вашиот Учител не
дава дводрахми?"
[25]Тој рече: "Дава."
И кога влезе во куќата, Исус го испревари,
велејќи: "Што мислиш, Симоне, земните
цареви од кого земаат царина или данок, од
своите синови или од туѓите?"
[26]Откако Петар Му рече: "Од туѓите," Исус
му рече: "Значи, синовите се слободни. [27]Но за
да не ги навредиме, оди до морето, фрли јадица
и земи ја првата риба што ќе ја фатиш, а кога
ќе ѝ ја отвориш устата ќе најдеш статир. Земи
го и дај им го за тебе и за Мене."

### Понизете се како мали деца
(Мк.9:33-37; Лк.9:46-48)

**18** Во тој час учениците дојдоа кај Исус и
го прашаа: "Кој е, всушност, најголем во
небесното царство?"
[2]А Тој викна едно дете кај Себе, го постави
сред нив [3]и рече: "Вистина ви велам, ако не се
преобратите и станете како деца, нема да

влезете во небесното царство. [4]И затоа, секој
што ќе се понизи себеси како ова дете, ќе биде
поголем во небесното царство.
[5]И секој кој прима такво дете во Мое име,
Мене Ме прима."

**Соблазни**
(Мк.9:42-49; Лк.17:1,2)

[6]"А кој ќе наведе на грев едно од овие мали
кои веруваат во Мене, за него поарно е да му
се обеси воденички камен на вратот и да
потоне во морската длабочина.
[7]Тешко му на светот од соблазни! Зашто
неизбежно е соблазните да дојдат, но тешко му
на оној човек, преку кого ќе дојдат соблазните!
[8]Ако твојата рака или твојата нога те наведува
на грев, отсечи ја и фрли ја од себе; подобро е
за тебе да влезеш во животот осакатен и куц,
отколку имајќи две раце или две нозе да бидеш
фрлен во вечниот оган. [9]И ако те наведува на
грев твоето око, извади го и фрли го; подобро
е за тебе да влезеш во животот со едно око,
отколку имајќи две очи да бидеш фрлен во
огнениот пекол."

**Споредба за загубената овца**
(Лк.15:3-7)

[10]"Гледајте да не презрете некое од малечкиве;
зашто ви велам дека нивните ангели на
небесата постојано Го гледаат лицето на Мојот
Татко, Кој е на небесата. [11]Зашто Синот
Човеков дојде да го спаси она што е изгубено.
[12]Што мислите? Ако некој човек има сто
овци и едната од нив скитне, не ќе ги остави ли
деведесет и деветте во планините и не ќе ли ја
бара заскитаната? [13]И ако се случи да ја најде,
вистина ви велам дека ќе ѝ се радува повеќе
отколку на деведесет и деветте што не
скитнале. [14]Па така, не е волјата на вашиот
Татко Кој е на небесата да загине ни едно од
малечкиве."

**Кога брат против брат греши**
(Лк.17:3)

[15]"Ако ти згреши брат ти, појди и искарај го
насамо. Ако те послуша, си го придобил брата
си. [16]Ако пак не те послуша, земи со себе уште
еден или двајца, па од устата на двајца или

тројца сведоци нека се потврди секој збор. [17]А
ако не ги послуша нив, кажи ѝ на црквата; па
ако не ја послуша и црквата, нека ти биде како
неверник и како даночник.
[18]Вистина ви велам, сѐ што ќе сврзете на
земјата, ќе биде сврзано на небото и сѐ што ќе
разврзете на земјата, ќе биде разврзано на
небото.
[19]Пак, ви велам: ако двајца од вас сложно
побараат што-годе на земјата, ќе им биде
дадено од Мојот Татко, Кој е на небесата.
[20]Зашто каде што се двајца или тројца собрани
во Мое име, таму Сум и Јас меѓу нив."

**Прошка спрема другите**

[21]Тогаш Петар пристапи и Му рече: "Господи,
колку пати да му простам на брата си кој
греши против мене? Дали до седумпати?"
[22]Исус му рече: "Не ти велам до седумпати,
туку до седумдесет пати по седум."
[23]Затоа небесното царство прилега на
некојси цар, кој сакал да си ги расчисти
сметките со своите слуги, [24]а кога почна да ги
расчистува, кај него беше доведен еден, кој му
должеше десет илјади таланти. [25]И бидејќи
немаше како да ги врати, господарот заповеда
да го продадат него, неговата жена и децата, и
сѐ што имаше, за да наплати.
[26]Тогаш слугата клекна и му се
поклонуваше, велејќи: 'Господару, имај
трпение спрема мене и сѐ ќе ти исплатам.' [27]И
поттикнат од сожаление, господарот се
смилува на слугата, го пушти, и му го прости
долгот.
[28]Но штом слугата излезе, и најде еден од
своите сослужители, кој му должеше сто
денарии, фати да го дави, велејќи му: 'Врати ми
го долгот.'
[29]Тогаш сослужителот падна пред неговите
нозете и го молеше, велејќи: 'Имај трпение
спрема мене, и сѐ ќе ти исплатам.'
[30]Но тој не сакаше, туку отиде и го фрли в
зандана, додека не му го исплати долгот. [31]А
кога неговите сослужители видоа што се
случи, мошне многу се нажалија и отидоа та му
кажаа на својот господар сѐ што се случи.
[32]Тогаш господарот го повика и му рече:
'Пакосен слуго! Ти го простив сиот долг, зашто

ме преколнуваше. [33]Не требаше ли и ти да му
се смилуваш на твојот сослужител, како што и
јас ти се смилував тебе?" [34]И неговиот
господар се разгневи и им го предаде на
мачителите, сè додека не му исплати сè што му
должеше.
[35]Така и Мојот небесен Татко ќе ви стори
вам, ако секој од вас не му прости од срце на
својот брат."

**Развод**
(Мт.5:27-32; Мк.10:1-12; Лк.16:18; Рим.7:1-3)

**19** А кога Исус ги заврши тие зборови,
замина од Галилеја и дојде до пределите
на Јудеја отаде Јордан. [2]И многу народ Го
следеше, а Тој ги исцели таму.
[3]Му пристапија фарисеите, Го искушуваа,
велејќи: "Дали е според законот човек да ја
остави својата жена за каква-годе причина?"
[4]А Тој одговори, велејќи: "Зар не сте читале:
Творецот во почетокот ги создаде како машко
и женско, [5]и рече: 'Затоа мажот ќе ги остави
таткото и мајката и ќе се прилепи до својата
жена, та обајцата ќе станат едно тело?' [6]Така
тие повеќе не се двајца, туку едно тело. И така,
тоа што Бог го соединил, човек да не го
раздвојува!"
[7]И Му рекоа: "Зошто тогаш Мојсеј заповеда
да ѝ се даде разводна книга и да се остави?"
[8]Тој им рече: "Поради вашето закоравено
срце Мојсеј ви дозволи да ги оставате вашите
жени, но во почетокот не беше така. [9]Туку ви
велам: 'Кој ќе ја остави својата жена - освен за
прељуба и се ожени за друга, прави прељуба; и
кој ќе се ожени со напуштена, прави прељуба."
[10]Учениците Му рекоа: "Ако е таква
работата меѓу мажот и жената, подобро е да не
се земаат."
[11]А Тој им рече: "Сите не можат да ги
сфатат овие зборови, туку само оние на кои им
е дадено. [12]Зашто има евнуси, кои се родени
така од мајчината утроба, и има евнуси, кои се
скопени од луѓе, и има евнуси, кои самите се
одрекле од брак заради небесното царство. Кој
може да го сфати ова, нека сфати!"

### Кој ќе влезе во Божјото царство
(Мк.10:13-16; Лк.18:15-17)
13Тогаш доведоа дечиња кај Него, за да ги
стави врз нив рацете и да се помоли, но
учениците ги спречуваа.
14А Исус им рече: "Оставете ги децата и не
бранете им да дојдат кај Мене, зашто на
таквите им припаѓа небесното царство." 15И
откако ги стави рацете врз нив, си замина.

### Богатото момче
(Мк.10:17-31; Лк.18:18-20)
16И ете, еден млад човек Му пристапи и рече:
"Учителе, какво добро да сторам, за да
добијам вечен живот?"
17А Тој му рече: "Зошто Ме прашуваш за
доброто? Само Еден е добар! Но ако сакаш да
влезеш во животот, почитувај ги заповедите!"
18Тој го праша: "Кои?"
А Исус рече: "Не убивај, не врши прељуба,
не кради, не сведочи лажно, 19почитувај ги
татка си и мајка си и љуби го својот ближен
како себеси!"
20Момчето Му рече: "Сето тоа го почитувам.
Што треба уште?"
21Исус му рече: "Ако сакаш да бидеш
совршен, оди, продај го својот имот, дај им на
сиромашните и ќе имаш богатство на небото,
па потоа дојди и следи Ме!"
22А кога момчето го чу тој збор, си отиде
нажалено, зашто имаше многу имот.
23А Исус им рече на учениците: "Вистина ви
велам: богат тешко ќе влезе во небесното
царство! 24И пак ви велам: Полесно ѝ е на
камилата да помине низ иглени уши, отколку
на богатиот да влезе во Божјото царство."
25Кога учениците го слушнаа тоа многу се
зачудија и рекоа: "Ако е така, кој може да се
спаси?"
26Исус ги погледна и им рече: "За луѓето тоа
е невозможно, но за Бог сѐ е возможно."
27Тогаш Петар одговори, велејќи Му: "Еве,
ние оставивме сѐ и тргнавме по Тебе. А што ќе
добиеме за возврат?"
28А Исус им рече: "Вистина ви велам дека
вие кои тргнавте по Мене, при обновувањето,
кога Синот Човеков ќе седне на престолот на
Својата слава, и самите ќе седнете на

дванаесет престоли и ќе им судите на
дванаесетте племиња на Израел. [29]И секој, кој
заради Моето име ќе остави куќа, или браќа,
или сестри, или татко, или мајка, или деца, или
ниви, ќе прими многукратно и ќе наследи
вечен живот. [30]И мнозина први ќе бидат
последни, а последните први."

**Споредбата за лозарите**

**20** "Зашто небесното царство прилега на
човек, домаќин, кој излезе рано наутро
да фати аргати за на лозје. [2]И откако се погоди
со работниците по денариј на ден, ги испрати
во своето лозје.

[3]А кога излезе пак околу третиот час, виде
други како стојат на пазарот, без работа, [4]и им
рече: "Појдете и вие во моето лозје, па колку
ќе чини ќе ви дадам!" [5]И тие отидоа.

А кога пак излезе околу шестиот и
деветтиот час го направи истото. [6]А околу
единаесеттиот час пак излезе и најде други,
како стојат, и им рече: "Зошто стоите тука цел
ден без работа?"

[7]Му рекоа: "Никој не нè зеде на работа."

Тој им рече: "Појдете и вие во моето лозје."

[8]Кога се свечери, господарот на лозјето му
рече на својот управител: "Повикај ги
работниците и плати им, почнувајќи од
последните, па до првите!"

[9]И така, дојдените околу единаесеттиот час
примија по денариј. [10]Кога дојдоа првите,
помислија дека ќе примат повеќе, но и тие
примија по денариј. [11]Штом го примија,
мрмореа против домаќинот, велејќи:
[12]"Последниве работеа еден час, а ти ги
спореди со нас, кои ги претрпевме мачнотиите
на денот и жегата."

[13]А тој му одговори на еден од нив, велејќи:
"Пријателе, не ти чинам неправда; зар не се
погоди со мене за денариј? [14]Земи си го своето
и оди си; а јас сакам на последниов да му дадам
колку и на тебе. [15]Зар немам право со своето
да правам што сакам? Или твоето око е зло,
зашто сум добар?"

[16]Така, последните ќе бидат први, а првите -
последни."

**Исус ќе воскресне од мртвите**
(Мк.10:32-34; Лк.18:31-34)
17 Кога Исус се искачуваше кон Ерусалим, ги
зеде дванаесеттемина насамо и по пат им рече:
18 "Еве, се искачуваме кон Ерусалим, а Синот
Човеков ќе им биде предаден на
првосвештениците и законициte, кои ќе Го
осудат на смрт, 19 и ќе им Го предадат на
неевреите, за да Му се ругаат, да Го
камшикуваат и да Го распнат. Но на третиот
ден ќе воскресне."

**Барањето на мајката на Јаков и Јован**
(Мк.10:35-45)

20 Тогаш мајката на синовите Зебедееви Му
пристапи заедно со своите синови,
поклонувајќи Му се, за да измоли нешто од
Него.
21 А Тој ѝ рече: "Што сакаш?"
Му одговори: "Заповедај двајцава мои синови
да седнат, едниот од Твојата десна, а другиот од
Твојата лева страна, во Твоето царство!"
22 А Исус одговори, велејќи: "Не знаете што
барате! Можете ли да ја испиете чашата што
ќе ја испијам Јас."
Тие Му рекоа: "Можеме."
23 Им рече: "Мојата чаша ќе ја испиете; но да
Ми седнете оддесно или одлево, за тоа не
решавам Јас, туку ќе им припадне на оние, за
кои Мојот Татко го приготвил."
24 И кога го чуја тоа десеттемина, им се
налутија на двајцата браќа. 25 А Исус ги повика
и рече: "Знаете дека владетелите господарат
над своите народи и дека големците владеат со
нив. 26 Меѓу вас нека не биде така! Туку, оној
што сака да биде најголем меѓу вас, нека ви
служи! 27 И кој сака да биде прв меѓу вас, нека
ви биде слуга, 28 така како што Синот Човеков
не дојде да Му служат, туку да служи, и да ја
даде Својата душа за откуп на мнозина."

**Исус исцелува двајца слепи**
(Мк.10:46-52; Лк.18:35-43)

29 А додека излегуваа од Ерихон, многу народ
тргна по Него. 30 И ете, двајца слепи, седејќи
крај патот, чуја дека Исус минува, и викаа
велејќи: "Господи, Сине Давидов, смилувај ни
се!"

[31]Народот ги прекори да молкнат, а тие
викаа уште погласно: "Господи, Сине Давидов,
смилувај ни се!"
[32]И Исус застана, ги повика и рече: "Што
сакате да сторам за вас?"
[33]Тие Му рекоа: "Господи, да ни се отворат
очиве!"
[34]Исус се сожали, им ги допре очите и
веднаш прогледаа и тргнаа по Него.

**Исус влегува во Ерусалим**
(Мк.11:1-11; Лк.19:28-38; Јвн.12:12-19)

**21** И кога наближија до Ерусалим и дојдоа
во Бетфага, кај Маслиновата Гора, Исус
испрати двајца ученици, велејќи им: [2]"Појдете
во селото што е пред вас и таму ќе најдете
врзана магарица и магаренце со неа. Одврзете
ги и доведете Ми ги! [3]А ако некој ви рече
нешто, кажете му: 'Потребни Му се на Господ',
и веднаш ќе ги пушти."
[4]А тоа стана, за да се исполни кажаното
преку пророкот кој вели:

[5]"Кажете ѝ на Сионската ќерка:
'Еве, твојот Цар доаѓа кај тебе,
кроток, јавајќи на магаренце,
младо од магарица!'"

[6]Учениците отидоа и сторија како што им
заповеда Исус. [7]Ги дотераа магарицата и
магаренцето, ги ставија врз нив своите
наметки, и Тој седна над нив. [8]Мнозинството
од народот ги постилаа своите облеки по
патот, а други сечеа гранки од дрвјата и ги
постилаа по патот. [9]А врволицата, која одеше
пред Него и по Него извикуваше, велејќи:
"Осана на Давидовиот Син! Благословен е Тој
кој доаѓа во Господово име! Осана во
височините!"
[10]И кога влезе во Ерусалим, целиот град се
раздвижи, говорејќи: "Кој е Овој?"
[11]А народот одговараше: "Овој е Пророкот
Исус, од Назарет во Галилеја."

**Исус го чисти Храмот**
(Мк.11:15-19; Лк.19:45-48; Јвн.2:13-22)

[12]Тогаш Исус влезе во Храмот и ги истера сите
што купуваа и продаваа во Храмот, па им ги

преврте масите на менувачите на пари и
тезгите на продавачите на гулаби, 13и им рече:
"Напишано е: 'Мојот Дом ќе биде наречен Дом
на молитва', а вие го направивте разбојничко
дувло."
14И Му пристапија слепи и сакати, во
Храмот, и Тој ги исцели. 15А кога
првосвештениците и закониците ги видоа
чудата што ги направи, и децата кои викаа во
Храмот: "Осана на Давидовиот Син!", се
налутија 16и Му рекоа: "Слушаш ли што
зборуваат овие?"
А Исус им рече: "Да, зар не сте прочитале
никогаш: 'Од устата на децата и доенчињата
Си приготви пофалба?'", 17па ги остави и
замина од градот во Betанија и таму преноќи.

**Исус и неплодната смоква**
(Мк.11:12-14, 20-24)

18Утредента кога се враќаше во градот
огладне. 19И кога виде смоква крај патот, отиде
до неа, но не најде ништо на неа, освен лисјата,
и ѝ рече: "Отсега да немаш плод довека!" И
смоквата веднаш се исуши.
20А кога учениците го видоа тоа, се зачудија
и рекоа: "Како се исуши смоквата веднаш?"
21Исус одговори, велејќи: "Вистина ви велам,
ако имате вера и не се посомневате, ќе го
правите не само тоа што ѝ се случи на
смоквата, туку ако ѝ речете на оваа гора:
'Дигни се оттука и фрли се во морето!' ќе
стане така, 22и сè што ќе побарате во молитва,
со вера, ќе добиете."

**Христовата власт**
(Мк.11:27-33; Лк.20:1-8)

23Кога дојде Исус во Храмот, додека
поучуваше Му пристапија првосвештениците и
народните старешини, велејќи: "Со каква власт
го правиш тоа? И кој Ти ја даде таа власт?"
24А Исус во одговор им рече: "И Јас ќе ве
прашам нешто, па ако ми кажете, и Јас ќе ви
кажам со каква власт го правам ова. 25Од каде
беше Јовановото крштавање? Од небото или
од луѓето?"
А тие размислуваа во себе, велејќи: "Ако
речеме 'од небото', ќе ни рече: 'Зошто тогаш
не му поверувавте?' 26А ако речеме: 'од луѓето'

се плашиме од народот, зашто сите го сметаат
Јован за пророк."
27И во одговор Му рекоа: "Не знаеме!" И Тој
им рече: "Ни Јас нема да ви кажам со каква
власт го вршам ова."

**Споредбата за двата сина**

28"И, што мислите за ова? Еден човек имаше
два сина, па отиде кај првиот и му рече: 'Синко,
појди на лозје и работи денес таму!'
29Тој одговори, велејќи: 'Ќе појдам
господару', но не отиде. 30Потоа дојде кај
вториот и му го рече истото.
А тој одговори и рече: 'Не одам!', но потоа
се покаја и отиде. 31Кој од двајцата ја исполни
татковата волја?"
Тие рекоа: "Вториот!"
Исус им рече: "Вистина ви велам,
даночниците и блудниците пред вас ќе влезат
во Божјото царство. 32Зашто, Јован дојде кај
вас по патот на праведноста - и не му
поверувавте, а даночниците и блудниците му
поверуваа; вие видовте, но подоцна не се
покајавте, за да му поверувате."

**Злите лозари**
(Мк.12:1-12; Лк.20:9-19)

33"Чујте една друга споредба! Беше еден
домаќин кој насади лозје, го загради со плот, и
ископа во него гмечало за грозје; изгради кула,
им го даде под наем на лозарите и си замина на
пат. 34А кога наближи времето за гроздобрање,
ги прати своите слуги кај лозарите, за да го
приберат родот.
35А лозарите ги фатија неговите слуги и
едниот го натепаа, другиот го убија, а третиот
го каменуваа. 36Тој пак испрати други слуги,
повеќе од првите, но и со нив постапија исто.
37Најпосле кај нив го испрати својот син,
велејќи: "Ќе се засрамат од мојот син!"
38Но кога лозарите го видоа синот, си рекоа
меѓу себе: "Овој е наследникот! Ајде да го
убиеме и да го присвоиме неговото
наследство!" 39И го фатија, го исфрлија од
лозјето и го убија.
40Кога ќе дојде господарот на лозјето, што
ќе им стори на лозарите?"
41Тие Му одговорија: "Тие злосторници

страшно ќе завршат, а лозјето ќе им го даде
под наем на други лозари, кои ќе му ги даваат
плодовите навреме."
42Исус им рече: "Зар не сте прочитале
никогаш во Писмата:

'Каменот што го отфрлија ѕидарите,
стана темелен камен.
Од Господ е тоа,
и чудесно е во нашите очи?"

43Затоа ви велам дека ќе ви биде одземено
Божјото царство и ќе му биде дадено на народ,
кој ќе ги донесува плодовите на Царството! 44И
кој ќе падне врз тој камен - ќе се распарчи, а
врз кого ќе падне тој - ќе го смачка. "
45Кога првосвештениците и фарисеите ги
чуја овие Негови споредби, сфатија дека
зборува за нив, 46и гледаа да Го фатат, но се
плашеа од народот, зашто народот Го сметаше
за пророк.

**Свадбената прослава**
(Лк.14:15-24)

**22** Исус почна пак да им зборува во
споредби и им рече, велејќи:
2"Небесното царство прилега на цар, кој беше
подготвил свадбена гозба за сина си, 3па ги
испрати своите слуги да ги повикаат
поканетите на гоштавка, но тие не сакаа да
дојдат.
4Повторно прати други слуги, велејќи им:
'Кажете им на поканетите: Еве, гозбата е
готова, моите јунци и згоениот добиток се
заклани, и сѐ е готово. Повелете на свадба!'
5А тие не им обрнаа внимание и се
разотидоа: кој на својот имот, кој по своја
трговија; 6а едни ги фатија неговите слуги, им
се наругаа и ги убија. 7Царот, пак, се разгневи,
ја испрати својата војска и ги погуби убијците и
им го запали градот.
8Тогаш им рече на останатите слуги:
'Гозбата е готова! - ама поканетите не беа
достојни. 9Затоа излезете по раскрсниците и
сите што ќе ги најдете, поканете ги на
гоштавка.' 10Слугите излегоа по патиштата и
ги доведоа сите што ги најдоа, и лошите и
добрите, и свадбената сала се наполни со гости.

11 А кога царот влезе да ги види гостите, виде
таму еден човек кој не беше облечен во
свадбено руво. 12 И му рече: 'Пријателе, како
влезе тука без свадбена облека?' А тој занеме.
13 Тогаш царот им заповеда на служителите:
'Врзете му ги нозете и рацете, и фрлете го во
крајната темнина. Таму ќе има лелек и
чкртање со заби!'
14 Всушност, мнозина се поканети, но
малкумина се избрани!"

**Исус и данокот**
(Мк.12:13-17; Лк.20:20-26)

15 Тогаш фарисеите заминаа и се договорија
како да Го фатат за збор. 16 И Му ги испратија
своите ученици, заедно со Иродовците, за да
Му речат: "Учителе, знаеме дека си вистинит и
дека во вистина ги поучуваш луѓето за
Божјиот пат, и не те засега никој, зашто не си
пристрастен. 17 Па, кажи ни, што мислиш Ти!
Дали е според законот да му се дава данок на
цезарот или не?"
18 А Исус го разбра нивното лукавство и
рече: "Зошто Ме искушувате, лицемери?
19 Покажете ми пара со која го плаќате
данокот!" Тие Му донесоа денариј. 20 И им
рече: "Чиј е овој лик и натписот?"
21 Тие Му рекоа: "На цезарот!"
Тогаш Тој им рече: "Дајте му го цезаровото
на цезарот, а Божјото на Бог!" 22 И штом го
чуја тоа, се восхитија, па Го оставија, и си
отидоа.

**Прашања во врска со воскресението**
(Мк.12:18-27; Лк.20:27-40)

23 Тој ден кај Него дојдоа садукеите, кои велат
дека нема воскресение, и Го прашаа:
24 "Учителе, Мојсеј рече: 'Ако некој умре без
деца, неговиот брат нека ја земе жена му и
нека му подигне потомство на брата си.' 25 Кај
нас имаше седуммина браќа: првиот се ожени и
умре, а бидејќи немаше потомство, му ја
остави својата жена на брата си. 26 Така
направи и вториот и третиот, сè до седмиот,
27 А по сите нив, умре и жената. 28 Па така, при
воскресението, кому од седумтемина таа ќе му
биде жена? Зашто сите ја имаа!"
29 А Исус им одговори и им рече: "Грешите, и

не ги разбирате Писмата, ниту Божјата сила.
[30]Зашто по воскресението ниту ќе се женат
ниту ќе се мажат, туку ќе бидат како ангелите
на небото. [31]А за воскресението на мртвите, не
сте читале ли за она што ви кажа Бог, Кој
вели: [32]'Јас Сум Богот на Авраам, Богот на
Исак и Богот на Јаков"? А Бог не е Бог на
мртвите, туку на живите!"
[33]И кога народот го чу тоа, му се
восхитуваше на Неговото учење.

**Големата заповед**
(Мк.12:28-34; Лк.10:25-28)

[34]А кога фарисеите слушнаа дека им ја затвори
устата на садукеите, се собраа заедно, [35]и еден
од нив, законик, Го праша, искушувајќи Го:
[36]"Учителе, која е големата заповед во
Законот?"
[37]А Тој му рече: 'Љуби Го Господ твојот Бог
со сето свое срце, и со сета своја душа и со сиот
свој разум!' [38]Тоа е првата и големата заповед;
[39]а втората е слична: 'Љуби го твојот ближен
како себеси!' [40]На тие две заповеди се
потпираат целиот Закон и пророците."

**Давидовиот Господ**
(Мк.12:35-37; Лк.20:41-44)

[41]А кога фарисеите беа собрани, Исус ги
праша: [42]"Што мислите за Христос? Чиј Син е
Тој?"
Му рекоа: "Давидов."
[43]А Тој им рече: "Како тогаш Давид, преку
Духот, Го нарекува Господ, велејќи:

[44]'Му рече Господ на мојот Господ:
- Седни од Мојата десна страна,
додека не ги соборам
Твоите непријатели под нозете Твои.'

[45]И така, ако Давид Го нарекува 'Господ', како
може Тој да му биде Син?" [46]И никој не
можеше да Му одговори ниту збор, ниту пак
некој се осмели од тој ден веќе да Го праша
нешто.

**Исус ги осудува законициите и фарисеите**
(Мк.12:38-40; Лк.11:37-52; 20:45-47)

**23** Тогаш Исус му се обрна на народот и на
Своите ученици, [2]велејќи: "На
Мојсеевото место седнаа законициите и
фарисеите, [3]затоа сè што ќе ви речат
извршувајте и внимавајте, но не постапувајте
според нивните дела, зашто зборуваат, а не
извршуваат! [4]И врзуваат тешки и
неподносливи бремиња, и ги ставаат врз
плеќите на луѓето, а самите не сакаат ни со
прст да ги помрднат.

[5]А сите свои дела ги прават за да ги
забележат луѓето; затоа ги рашируваат своите
молитвеници и ги издолжуваат ресите на
наметките; [6]ги сакаат челните места по
гоштавките, првите места во синагогите,
[7]поздравите на јавните места и милуваат
луѓето да ги нарекуваат 'раби'.

[8]А вие не нарекувајте се учители, зашто
Еден е вашиот Учител, а вие сите сте браќа. [9]И
никого на земјата не нарекувајте го 'отец',
зашто Еден е вашиот Татко Кој е на небесата.
[10]Не нарекувајте се водачи, зашто Еден е
вашиот Водач, Христос. [11]А најголемиот меѓу
вас нека ви биде слуга. [12]Кој се воздига себеси,
ќе биде понизен, а кој се понизува себеси, ќе
биде возвишен.

[13]Тешко вам, законици и фарисеи, лицемери,
кои го затворате небесното царство пред
луѓето, зашто самите не влегувате, ниту ги
пуштате внатре оние кои сакаат да влезат.
[14](Тешко вам, законици и фарисеи, лицемери,
зашто ги проголтувате домовите на вдовиците,
и се престорувате дека се молите долго. Затоа
ќе добиете поголема осуда!)

[15]Тешко вам, законици и фарисеи, лицемери,
кои обиколувате море и копно, за да создадете
еден прозелит, и кога ќе стане таков, го
правите син на пеколот, двапати полош од вас!

[16]Тешко вам, слепи водачи, кои велите: 'Ако
некој се заколне во Храмот, не е ништо; ако
пак се заколне во храмското злато, тогаш го
обврзува заклетвата!' [17]Безумни и слепи! Што
е поважно: златото или Храмот што го
осветува златото? [18]И: 'Ако некој се заколне
во жртвеникот, не е ништо; а ако се заколне во
дарот што е врз него, тогаш го обврзува

заклетвата.' 19Слепци! Што е поважно: дарот
или жртвеникот што го осветува дарот? 20И
така, кој се колне во жртвеникот, се колне во
него и во сè што е врз него. 21И кој се колне во
Храмот, се колне во него и во Оној Кој живее
во него. 22И кој се колне во небото, се колне во
Божјиот престол и во Оној Кој седи на него."
23Тешко вам, законици и фарисеи, лицемери,
кои давате десеток од нане, копар и ким, а го
запоставувате поважното во Законот:
правдата, милоста и верноста. Ова требаше да
го правите, а она да не го запоставувате!
24Слепи водачи, кои ја цедите вошката, а ја
проголтувате камилата.
25Тешко вам, законици и фарисеи, лицемери,
кои ја чистите надворешноста на чашата и
садот, а внатре сте полни со грабеж и
лакомост! 26Слеп фарисеју! Исчисти ја
најпрвин внатрешноста на чашата и садот, за
да им биде чиста и надворешноста!
27Тешко вам, законици и фарисеи, лицемери,
зашто прилегате на варосани гробови, што
однадвор изгледаат убаво, а внатре се полни со
мртовечки коски и секаква нечистотија! 28Така
и вие однадвор им се покажувате праведни на
луѓето, а внатре сте полни со лицемерство и
беззаконие.
29Тешко вам, законици и фарисеи, лицемери,
кои им градите гробови на пророците и им ги
украсувате спомениците на праведните, 30и
велите: 'Ако живеевме во деновите на нашите
татковци, не ќе бевме нивни соучесници во
крвта на пророците.' 31Така сведочите за себе,
дека сте синови на оние кои ги убија
пророците. 32И вие ја дополнивте мерата на
вашите татковци!
33Змии, змиски породи! Како ќе ѝ избегнете
на пресудата на пеколот? 34Затоа, еве, Јас ви
праќам пророци, мудреци и законици. Од нив
едните ќе ги убиете и распнете, а другите ќе ги
камшикувате во вашите синагоги и ќе ги
прогонувате од град до град, 35та врз вас да
дојде сета праведна крв, пролеана на земјата,
од крвта на праведниот Авел до крвта на
Захариј, синот на Барах, кого го убивте меѓу
Храмот и жртвеникот. 36Вистина ви велам,
сето тоа ќе падне врз ова поколение."

**Исус плаче над Ерусалим**
(Лк.13:34,35)
37"О, Ерусалиме! Ерусалиме, ти што ги убиваш
пророците и што ги каменуваш испратените
кај тебе! Колкупати сакав да ги соберам
твоите деца, како што квачката ги собира
своите пилиња под крилата, но не сакавте!
38Еве, пуст ви останува вашиот дом! 39Зашто ви
велам: отсега нема да Ме видите додека не
речете: 'Благословен е Оној Кој доаѓа во
Господовото име!'"

**Разурнувањето на Храмот и последните денови**
(Мк.13:1,2; Лк.21:5,6)

**24** Кога Исус излезе од Храмот, Неговите
ученици Му се приближија за да Му ги
покажат зградите на Храмот. 2А Тој им
одговори: "Го гледате ли сево ова? Вистина ви
велам: нема да остане тука ниту камен на
камен што не ќе биде урнат."

**Идните страдања**
(Мк.13:3-13; Лк.21:7-19)

3Кога седеше пак на Маслиновата Гора,
Неговите ученици дојдоа кај Него насамо и Му
рекоа: "Кажи ни кога ќе биде тоа и кој е знакот
на Твоето доаѓање и на крајот на времето?"
4А Исус одговори, велејќи им: "Гледајте да
не ве заведе некој, 5зашто мнозина ќе дојдат во
Мое име, говорејќи: 'Јас Сум Христос' и ќе
заведат мнозина. 6И ќе чуете за војни и гласови
за војни. Внимавајте да не се уплашите; зашто
тоа треба да се случи, но тоа уште не е крајот.
7Зашто ќе се дигне народ против народ и
царство против царство, и ќе има глад, помор и
земјотреси на разни места. 8Но сето тоа е само
почеток на родилните маки.
9Тогаш ќе ве предадат на маки и ќе ве
убиваат, и сите народи ќе ве замразат заради
Моето име. 10Тогаш мнозина ќе се соблазнат,
секој ќе предава секого и секој ќе ги мрази
другите; 11и ќе се јават многу лажни пророци
кои ќе заведат мнозина. 12И заради многуте
беззаконија, љубовта ќе олади кај мнозина. 13А
кој ќе издржи докрај, ќе биде спасен. 14И ова
Евангелие за Царството ќе биде проповедано
по целиот свет за сведоштво на сите народи, и
тогаш ќе дојде крајот."

**Големите маки**
(Мк.13:14-23; Лк.21:20-24)
[15]"И така, кога ќе го видите гнасното
опустошување, за кое зборуваше пророкот
Даниел, како владее на светото место (кој чита
- нека разбере!), [16]тогаш жителите на Јудеја
нека бегаат по горите; [17]а оној што ќе биде на
покрив, нека не слегува да земе нешто од
својата куќа; [18]и кој ќе биде в поле, нека не се
враќа за да ја земе наметката! [19]Но тешко им
на бремените и на доилките во тие денови!
[20]Молете се вашето бегство да не биде во зима
или во саботен ден, [21]зашто тогаш ќе има
големо страдање, какво што не било од
создавањето на светот досега, ниту пак ќе
биде. [22]И ако не се скратат тие дни, не ќе се
спаси ниту еден. Но заради избраните, тие дни
ќе бидат скратени.
[23]Ако некој ви рече тогаш: 'Еве, Христос е
тука' или 'таму е'- не верувајте, [24]зашто ќе се
појават лажни христоси и лажни пророци, и ќе
прават големи знаци и чуда, за да ги заведат,
ако е можно, и избраните. [25]Ете, ви кажав
однапред!
[26]И така, ако ви речат: 'Ене Го во пустината!'
- не излегувајте! 'Ене Го во една од
внатрешните соби!' - не верувајте. [27]Зашто,
како што молњата излегува од исток и свети
до запад, такво ќе биде и доаѓањето на Синот
Човеков. [28]Зашто каде што има мрша, таму ќе
се собираат мршојадците!"

**Второто Христово доаѓање**
(Мк.13:24-27; Лк.21:25-28)

[29]"Веднаш по страдањата во тие денови,
сонцето ќе потемни, месечината нема повеќе
да свети, ѕвездите ќе паѓаат од небото и
небесните сили ќе се растресат.
[30]Е тогаш на небото ќе се јави знакот на
Синот Човеков. Тогаш ќе проплачат сите
племиња на земјата и ќе Го видат Синот
Човеков како доаѓа на небесните облаци, со
сила и со голема слава. [31]И Тој ќе ги испрати
Своите ангели со силен глас од труба, а тие ќе
ги соберат Неговите избраници од четирите
ветра, од едниот крај на небото до другиот."

**Поуката од смоквата**
(Мк.13:28-31; Лк.21:29-33)
32"А од смокната научете ја поуката! Кога
нејзината гранка ќе смекне и ќе потераат
лисја, знаете дека летото е близу. 33Така и вие,
кога ќе го видите сето тоа, знајте дека е близу,
на прагот е! 34Вистина ви велам, ова поколение
нема да мине додека не се збидне сето тоа.
35Небото и земјата ќе поминат, но Моите
зборови нема да поминат."

**Времето на Христовото доаѓање е непознато**
(Мк.13:32-37; Лк.17:26-30,34-36)

36"А за тој ден и час, никој не знае, ни небесните
ангели, ни Синот, туку само Таткото. 37Како
што беше во Ноевите денови, така ќе биде и
при доаѓањето на Синот Човеков. 38Зашто,
како што во деновите пред потопот јадеа и
пиеја, се женеа и мажеа до денот кога Ное
влезе во ковчегот, 39и не сфатија додека не
дојде потопот и однесе сè, така ќе биде и при
доаѓањето на Синот Човеков. 40Тогаш двајца ќе
бидат на поле - еден ќе биде однесен, а другиот
оставен. 41Две жени ќе мелат на мелница -
едната ќе биде однесена, а другата оставена.
42Затоа, бдејте зашто не знаете кога ќе дојде
вашиот Господ! 43А знајте го ова: ако
домаќинот би знаел за време на која ноќна
стража ќе дојде крадецот, би бдеел и не би
дозволил да му се провали во куќата. 44Затоа и
вие бидете подготвени, зашто Синот Човеков
ќе дојде во час кога не се надевате."

**Верните и неверните слуги**
(Лк.12:41-48)

45"И така, кој верен и мудар слуга, господарот
не го поставил над слугите свои, за да им дава
храна навреме? 46Блажен е тој слуга, кого
неговиот господар, кога ќе дојде, ќе го најде да
прави така. 47Вистина ви велам: ќе го постави
над сиот свој имот. 48Ако пак злиот слуга рече
во своето срце: 'Мојот господар ќе се забави
долго', 49па почне да ги тепа своите
сослужители, и да јаде и да пие со пијаниците,
50господарот на тој слуга ќе дојде во ден кога
не очекува, и во час што не го знае, 51па ќе го
расчеречи и ќе го стави меѓу лицемерите. Таму
ќе има лелек и чкртање со заби."

**Споредбата за десетте девици**

**25** ''Тогаш Небесното царство ќе биде како
десетте девици кои ги зедоа своите
светилки и тргнаа да го пречекаат
младоженецот. [2]Пет од нив беа неразумни, а
пет мудри. [3]Зашто неразумните зедоа со себе
светилки, но не зедоа масло; [4]а мудрите зедоа
масло во садови, заедно со своите светилки.
[5]Бидејќи младоженецот се забави, сите ги фати
дремка и заспаа.

[6]А на полноќ се чу викање: 'Еве го
младоженецот, пречекајте го!'

[7]Тогаш сите девици станаа и ги приготвија
своите светилки. [8]А неразумните им рекоа на
мудрите: 'Дајте ни од вашето масло, зашто
нашите светилки гаснат.'

[9]Но мудрите им одговорија, велејќи им: 'Да
не биде малку и за нас и за вас, појдете кај
трговците и купете си!'

[10]Кога отидоа да купат, младоженецот дојде
и подготвените влегоа со него на свадбата, а
вратата се затвори.

[11]Потоа дојдоа и другите девици и рекоа:
'Господару, Господару, отвори ни!'

[12]Но тој им одговори, велејќи им: 'Вистина
ви велам - не ве познавам!'

[13]А сега, бдејте, зашто не го знаете ни денот
ни часот!''

**Талантите**

(Лк.19:11-27)

[14]''Тоа е како човекот, кој тргнувајќи на пат, ги
повика своите слуги и им го предаде својот
имот, [15]и на едниот му даде пет таланти, на
другиот два, на третиот еден, секому според
неговата способност, и отпатува. [16]Оној што ги
прими петте таланти, веднаш замина и
тргуваше со нив та спечали други пет. [17]Исто
така, и оној со двата таланта, спечали други
два. [18]А оној кој прими еден, отиде, ископа
дупка во земјата и го скри среброто на својот
господар.

[19]По долго време, дојде господарот на
слугите и сакаше да си ја види сметката со нив.
[20]Така, кога пристапи оној кој прими пет
таланти, донесе други пет таланти и рече:
'Господару, ми даде пет таланти, а еве, јас
спечалив и други пет.'

[21]Тогаш неговиот господар му рече: 'Арно
сторено, добар и верен слуго! Над малку беше
верен, ќе те поставам над многу; влези во
радоста на својот господар!'
[22]А кога пристапи оној кој прими два
таланта, рече: 'Господару, ми даде два таланта,
а еве, јас спечалив други два.'
[23]Тогаш неговиот господар му рече: 'Арно
сторено, добар и верен слуго! Над малку беше
верен, ќе те поставам над многу; влези во
радоста на својот господар!'
[24]А кога пристапи оној, кој прими еден
талант, рече: 'Господару, знаев дека си строг
човек, жнееш каде што не си сеел и собираш
каде што не си веел; [25]се исплашив, па отидов и
го скрив твојот талант вземи. Еве, ти го
твоето!'
[26]А неговиот господар одговори, велејќи му:
'Зол и мрзлив слуго, знаеше дека жнеам, каде
што не сум сеел и дека собирам каде што не
сум веел; [27]затоа требаше да им го дадеш
моето сребро на менувачите и јас, по
враќањето, ќе го земев моето со добивка.
[28]Затоа, одземете му го талантот и дајте му
го на оној кој има десет таланти! [29]Зашто
секому кој има, ќе му се даде уште и ќе има во
изобилство, а оној кој нема, ќе му се одземе и
она што го има. [30]А безвредниот слуга фрлете
го во крајната темнина, каде што ќе има лелек
и чкртање со заби.'"

**За идниот суд**

[31]"Кога Синот Човеков ќе дојде во Својата
слава и сите ангели со Него, тогаш ќе седне на
престолот на славата; [32]и ќе се соберат пред
Него сите народи, а Тој ќе ги оддели едни од
други, како што пастирот ги одлачува овците
од козите. [33]И ќе ги постави овците од својата
десна страна, а козите од левата.
[34]Тогаш Царот ќе им рече на оние од десната
страна: 'Дојдете, благословени од Мојот Татко,
наследете го Царството кое ви е подготвено
уште од создавањето на светот! [35]Зашто
огладнев и Ми дадовте да јадам; ожеднев и Ме
напоивте; бев туѓинец и Ме примивте; [36]бев гол
и Ме облековте; бев болен и Ме посетивте; бев
во зандана и дојдовте кај Мене.'
[37]Тогаш праведниците ќе Му одговорат и

речат: 'Господи, кога Те видовме гладен и Те
нахранивме; или жеден и Те напоивме? [38]Кога
Те видовме како туѓинец и Те примивме? Или
гол и Те облековме? [39]Кога те видовме болен
или в зандана и дојдовме кај Тебе?'
[40]А Царот ќе им одговори:'Вистина ви велам,
доколку му направивте така на еден од овие
Мои најмали браќа, Мене Ми направивте.'
[41]Тогаш ќе им рече и на оние од левата
страна: 'Одете си од Мене, проклети, во
вечниот оган, подготвен за ѓаволот и за
неговите ангели! [42]Зашто огладнев и не ми
дадовте да јадам; ожеднев и не Ми дадовте да
пијам, [43]бев туѓинец и не Ме примивте; бев гол
и не Ме облековте; бев болен и в зандана и не
Ме посетивте.'
[44]Тогаш тие ќе одговорат, велејќи: 'Господи,
кога Те видовме гладен, или жеден или како
туѓинец, или гол, или болен или в зандана, и не
Те послуживме?'
[45]Тогаш ќе им одговори: 'Вистина ви велам,
доколку не сте му направиле така на еден од
овие најмаливе, ни Мене не сте Ми направиле!'
[46]И овие ќе отидат во вечна казна, а
праведниците во вечен живот.'"

**Завера против Исус**
(Мк.14:1,2; Лк.22:1,2; Јвн.11:45-53)

**26** А кога Исус ги заврши сите тие говори,
им рече на Своите ученици: [2]"Знаете
дека Пасхата е по два дни, и дека ќе Го
предадат Синот Човеков, за да Го распнат."
[3]Тогаш првосвештениците и народните
старешини се собраа во дворот на врховниот
свештеник, кој се викаше Кајафа, [4]и се
договорија да Го фатат Исус на измама и да Го
убијат. [5]Но велеа: "Не на празникот, за да не се
побуни народот."

**Помазание во Бетанија**
(Мк.14:3-9; Јвн.12:1-8)

[6]А кога Исус беше во Бетанија, во куќата на
Симон лепрозниот, [7]Му се приближи жена, со
сад од алабастер со скапоцен мирис, па го
излеа врз Неговата глава, додека беше
прилегнат крај трпезата.
[8]Штом учениците го видоа тоа, негодуваа и
рекоа: "Зошто вакво растурање? [9]Тој мирис

можеше да биде продаден скапо, а сребрениците
да им се дадат на сиромасите!"
[10]Но Исус, знаејќи го тоа, им рече: "Зошто ѝ
додевате на жената? Таа Ми направи добро
дело, [11]бидејќи сиромашните ги имате секогаш
со себе, а Мене Ме немате секогаш; [12]зашто
кога таа го излеа мирисот врз Моето тело, го
стори тоа за Мојот погреб. [13]Вистина ви велам,
кај-годе да се проповеда Евангелието по
целиот свет, ќе се раскажува и тоа што го
стори таа, за нејзин спомен."

**Јудиното предавство**
(Мк.14:10,11; Лк.22:3-6)

[14]Тогаш еден од дванаесеттемина, по име Јуда
Искариот, отиде кај првосвештениците и им
рече: [15]"Што ќе ми дадете, за да ви Го
предадам?" А тие му изброија триесет
сребреници. [16]И оттогаш бараше згодна
можност за да Го предаде.

**Пасхалната вечера**
(Мк.14:12-21: Лк.22:7-14,21-24; Јвн.13:21-30)

[17]А во првиот ден на Бесквасните лебови,
учениците пристапија кај Исус и Го прашаа:
"Кај сакаш да Ти приготвиме да ја јадеш
Пасхата?"
[18]Тој рече. "Појдете в град кај тој и тој човек
и речете му: Учителот вели: Моето време е
близу; кај тебе ќе ја празнувам Пасхата со
Своите ученици." [19]И учениците сторија како
што им заповеда Исус, и ја приготвија Пасхата.
[20]А кога се стемни, Тој прилегна со
дванаесеттемина ученици крај трпезата. [21]И
додека јадеа, им рече: "Вистина ви велам дека
еден од вас ќе Ме предаде."
[22]А тие многу се натажија и почнаа да
зборуваат еден по друг: "Да не сум јас тој,
Господи?"
[23]А Тој одговори: "Оној што ќе ја натопи со
Мене раката во чинијата, тој ќе Ме предаде!
[24]Впрочем, Синот Човеков си оди како што е
напишано за Него, но тешко му на оној човек,
преку кого ќе биде предаден Синот Човеков;
добро ќе беше за тој човек, ако не беше се
родил!"
[25]А Јуда, кој Го предаде, во одговор рече:
"Да не сум јас, Раби?"
А Тој му рече: "Ти кажа!"

### Господовата вечера
(Мк.14:22-26; Лк.22:15-20; 1.Кор.11:23-25)

26 А кога јадеа, Исус зеде леб, го благослови, го
раскрши, им го раздаде на учениците, и рече:
"Земете, јадете, ова е Моето тело."
27 Потоа ја зеде чашата, заблагодари, им ја
даде и рече: "Пијте сите од неа, 28 зашто ова е
Мојата крв на Заветот, која се пролева за
мнозина, за проштавање на гревовите. 29 Но, ви
велам, отсега нема да пијам од овој лозов плод
сè до оној ден кога со вас ќе пијам нов во
Царството на Мојот Татко."

### Претскажување на Петровото откажување
(Мк.14:27-31: Лк.22:31-34; Јвн.13:36-38)

30 И откако испеаја песна, се искачија на
Маслиновата Гора.
31 Тогаш Исус им рече: "Сите вие, оваа ноќ
ќе се соблазните заради Мене, зашто е пишано:

'Ќе го убијам пастирот,
а овците од стадото ќе се разбегаат!'

32 Но по Моето воскресение пред вас ќе отидам
во Галилеја."
33 Тогаш Петар одговори, и рече: "Ако сите
се соблазнат заради Тебе, јас никогаш нема да
се соблазнам."
34 Исус му рече: "Вистина ти велам, уште
ноќеска трипати ќе се откажеш од Мене пред
да пропее петел."
35 Петар Му рече: "Ако треба и да умрам со
Тебе, нема да се откажам од Тебе." И сите
ученици го рекоа истото.

### Исус се моли во Гетсеманија
(Мк.14:32-42; Лк.22:39-46)

36 Тогаш Исус дојде со нив на местото што се
вика Гетсеманија, и им рече на учениците:
"Седете тука додека Јас отидам онаму да се
помолам." 37 Ги поведе со себе Петар и двајцата
Зебедееви синови, го обзеде тага и се
вознемири. 38 Тогаш им рече: "Мојата душа е
длабоко натажена, до смрт; останете тука и
бдејте со Мене!"
39 И отиде малку потаму и падна ничкум и се
помоли, велејќи: "Татко Мој! Ако е можно,
нека Ме одмине оваа чаша, но не како што
сакам Јас, туку како што сакаш Ти!"

40И дојде кај учениците, па ги најде како
спијат, и му рече на Петар: "Значи така! Не
можевте ли ни еден час да бдеете со Мене?
41Бдејте и молете се, за да не паднете во
искушение! Духот е бодар, но телото е
немоќно!"
42И повторно отиде и се помоли, велејќи:
"Татко Мој! Ако не може да Ме одмине оваа
чаша, да не ја пијам, нека биде Твојата волја."
43И кога дојде, пак ги најде како спијат,
зашто очите им беа натежнале. 44И пак ги
остави и отиде да се помоли, по третпат, и ги
изговори истите зборови.
45Тогаш дојде кај учениците и им рече: "Сè
уште ли спиете и почивате. Еве, наближи
часот кога Синот Човеков ќе биде предаден во
рацете на грешниците. 46Станете, да си одиме!
Ете, наближи Мојот предавник."

**Исус е фатен**
(Мк.14:43-50; Лк.22:47-53; Јвн.18:3-12)

47И додека Тој уште зборуваше, ете, Јуда, еден
од дванаесеттемина, дојде со голема толпа, со
мечови и тојаги, испратени од
првосвештениците и народните старешини. 48А
Неговиот предавник се беше договорил за
знакот, велејќи: "Оној Кого ќе Го бакнам - Тој
е, Него фатете Го!" 49И веднаш се приближи
до Исус, рече: "Биди поздравен, Учителе!" и
срдечно Го бакна.
50А Исус му рече: "Пријателе, стори го тоа
за кое си дојден!"
Тогаш пристапија, ставија раце на Исус и Го
фатија. 51И ете, еден од оние кои беа со Исус,
извади меч и го удри слугата на врховниот
свештеник и му го отсече увото.
52Тогаш Исус му рече: "Врати го мечот на
своето место, зашто сите што се фаќаат за меч
- од меч ќе загинат. 53Или мислиш дека не
можам да Го помолам Мојот Татко да Ми
испрати веднаш повеќе од дванаесет легии
ангели? 54Но, како инаку би се исполниле
Писмата, кои велат дека вака треба да биде?"
55Тогаш Исус ѝ се обрати на толпата:
"Нагрваливте како на разбојник, со мечови и
стапови, за да Ме фатите. Секој ден седев во
Храмот и поучував и не Ме фативте. 56А ова сè
се збидна за да се исполнат пророчките

Писма." Тогаш сите ученици Го оставија и се
разбегаа.

### Исус пред Кајафа

(Мк.14:53-65; Лк.22:54,55,63-71; Јвн.18:12-14,19-24)

57 Оние што Го фатија Исуса, Го одведоа кај
врховниот свештеник Кајафа, каде што беа
собрани законициите и старешините. 58 А Петар
одеше по Него на растојание, сè до дворот на
врховниот свештеник, и откако влезе внатре
седна со присутните за да го види крајот.

59 А првосвештениците и целиот Совет бараа
лажно сведоштво против Исус, за да Го убијат,
но не најдоа, 60 иако дојдоа многу лажни
сведоци.

61 Најпосле дојдоа двајца и рекоа: "Овој рече:
'Можам да го разурнам Божјиот Храм и да го
изѕидам за три дни.'"

62 Тогаш врховниот свештеник стана и Му
рече: "Ништо ли не одговараш? Што сведочат
овие против Тебе?" 63 А Исус молчеше.

Врховниот свештеник Му рече: "Те
заколнувам во живиот Бог да ни кажеш дали
си Ти Христос, Божјиот Син?"

64 Исус изусти: "Ти рече! Но, Јас ви велам:
отсега ќе Го гледате Синот Човеков, како седи
оддесно на Силата и како доаѓа на небесните
облаци."

65 Тогаш врховниот свештеник ја раскина
својата облека и рече: "Овој богохули! Зошто
ни се потребни уште сведоци? Ете, сега ја
чувте хулата. 66 Што мислите?"

А тие одговорија, велејќи: "Заслужува
смрт!"

67 Тогаш Му плукаа в лице и насилнички Го
тепаа, 68 а други му удираа шлаканици,
говорејќи: "Прорече ни, Христе, кој Те удри?"

### Петар се откажува од Исус

(Мк.14:66-72; Лк.22:56-62; Јвн.18:15-18,25-27)

69 А Петар седеше надвор, во дворот, и една
слугинка дојде кај него и му рече: "И ти беше
со Галилеецот Исус!"

70 А тој се откажа пред сите, велејќи: "Не
знам за што зборуваш!"

71 А кога излезе пред главната порта, го виде
друга и им рече на оние што беа таму: "И овој
беше со Исус од Назарет."

72Тој повторно се заколна и откажа: "Не го
знам Човекот."
73Малку потоа му се приближија оние што
стоеја, и му рекоа на Петар: "Навистина, и ти
си од нив, зашто и твојот говор те издава."
74Тогаш почна да ги колне и да се заколнува:
"Не го знам Човекот." 75И веднаш запеа петел.
Петар се сети на зборовите на Исус Кој му ги
рече: "Пред да пропее петел, трипати ќе се
откажеш од Мене." Потоа излезе надвор и
заплака горко.

**Исус пред Пилат**
(Мк.15:1; Лк.23:1,2; Јвн.18:28-32)

**27** А кога се раздени, сите првосвештеници
и народните старешини се советуваа
против Исус, за да Го убијат. 2Го врзаа, Го
одведоа и му Го предадоа на управителот
Пилат.

**Смртта на Јуда**
(Дела 1:18,19)

3Тогаш Јуда, кој Го предаде, откако виде дека
Го осудија, се покаја и им ги врати триесетте
сребреници на првосвештениците и на
старешините, 4велејќи: "Згрешив, зашто
предадов невина крв."
А тие му рекоа: "Што нè засега нас тоа?
Твоја работа!"
5Тогаш ги фрли сребрениците во Храмот,
излезе и отиде, па се обеси.
6А првосвештениците ги зедоа сребрениците
и рекоа: "Не чини да се остават во храмската
благајна, зашто се цена за крв." 7Туку, откако
се посоветуваа, ја купија со нив грнчаревата
нива за гробишта за туѓинци. 8Затоа таа нива
до денес се вика Крвна Нива. 9Тогаш се
исполни реченото преку пророкот Еремија, кој
вели: "И ги зедоа триесетте сребреници, цена за
Непроценливиот Кого Го проценија
израеловите синови, 10и ги дадоа за грнчаревата
нива, како што ми нареди Господ."

**Исус повторно пред Пилат**
(Мк.15:2-5; Лк.23:3-5; Јвн.18:33-38)

11Исус застана пред управителот, а
управителот Го праша: "Ти ли си царот на
Евреите?"

А Исус рече: "Ти велиш".
[12]И кога Го обвинуваа првосвештениците и
старешините, не одговараше ништо. [13]Тогаш
Пилат Му рече: "Не слушаш ли колку работи
изложија против Тебе?" [14]И не му одговори
ниту на еден збор, та управителот се најде во
чудо.

**Исус осуден на смрт**
(Мк.15:6-15; Лк.23:13-25; Јвн.18:39-19:16)

[15]А на секој празник управителот имаше
обичај да му пушти на народот еден
затвореник, и тоа оној што ќе го побараше.
[16]Имаше тогаш прочуен затвореник, кој се
викаше Бараба. [17]И кога се собраа луѓето,
Пилат им рече: "Кого сакате да ви го пуштам?
Бараба или Исус, наречен Христос?", [18]зашто
знаеше дека Го предадоа од завист.
[19]И додека седеше на судскиот стол, жена му
јави до него да му кажат: "Не прави Му ништо
на Тој Праведник, зашто денес насон многу
настрадав заради Него!"
[20]Но првосвештениците и старешините го
наговорија народот да го побара Бараба, а
Исус да биде погубен.
[21]Тогаш управителот во одговор рече: "Кого
од двајцата сакате да го пуштам?"
А тие рекоа: Бараба!"
[22]Пилат им рече: "А што да сторам тогаш со
Исус, наречен Христос?"
Сите рекоа: "Да биде распнат!"
[23]А тој рече: "Зошто, какво зло сторил?"
А тие сè посилно викаа: "Да биде распнат!"
[24]А Пилат штом виде дека ништо не помага,
туку викотницата станува сè поголема, зеде
вода и си ги изми рацете пред народот и рече:
"Невин сум за крвта на Овој Праведник!
Мислете му вие!"
[25]Целиот народ одговори, извикувајќи:
"Неговата крв нека биде на нас и на нашите
деца!"
[26]Тогаш им го пушти Бараба, а Исуса,
откако Го камшикуваше, им Го предаде да Го
распнат.

**Војниците му се ругаат на Исус**
(Мк.15:16-20; Јвн.19:2,3)

[27]Тогаш војниците на управителот Го одведоа

Исус во преторијата и ја собраа целата чета
околу Него. [28]Го соблекоа и Му наметнаа
црвено наметало; [29]исплетоа трнов венец, Му
го ставија на главата и трска во Неговата
десница, па коленичеа пред Него и Му се
потсмеваа, велејќи: "Биди поздравен, еврејски
Цару!" [30]И плукаа по Него, ја зедоа трската и
Го удираа по главата. [31]Откако Го исмејаа, го
симнаа од Него наметалото, па Го облекоа во
Неговата облека та Го одведоа да Го распнат.

**Исусовото распнување**
(Мк.15:21-32; Лк.23:26-43; Јвн.19:17-27)

[32]А на излегување сретнаа човек Киринеец, по
име Симон, и го принудија да Му го носи
крстот. [33]А кога стигнаа на местото наречено
Голгота, што значи место на череп, [34]Му дадоа
да пие вино, измешано со жолчка, но кога
вкуси, не сакаше да пие. [35]А откако Го распнаа,
фрлајќи жрепка, ја разделија Неговата облека.
[36]Потоа седнаа и Го чуваа. [37]И над главата Му
ставија натпис за Неговата вина: "ОВОЈ Е
ИСУС, ЦАРОТ НА ЕВРЕИТЕ." [38]Тогаш
распнаа со Него двајца разбојници: едниот
оддесно, а другиот одлево. [39]А минувачите Го
хулеа, вртејќи со главите [40]и велејќи: "Ти што
го разурнуваш Храмот и што за три дни го
изѕидуваш, спаси се Себеси. Ако си Божји Син,
симни се од крстот!"
[41]Исто зборуваа и првосвештениците, заедно
со закониците и старешините, потсмевајќи Му
се: [42]"Другите ги спаси, а Самиот Себеси не
може да се спаси. Тој е Царот на Израел! Нека
слезе сега од крстот та ќе Му поверуваме! [43]Тој
се надеваше на Бог, нека Го избави сега, штом
толку Го љуби, зашто рече: 'Божји Син Сум!'"
[44]Исто така Го навредуваа и разбојниците кои
беа распнати со Него.

**Исусовата смрт**
(Мк.15:33-41; Лк.23:44-49; Јвн.19:28-30)

[45]А од шестиот час се стемни над целата земја
до деветтиот час. [46]Околу деветтиот час Исус
извика со силен глас, велејќи: "Ели! Ели! Лема
Сабахтани! - што значи: "Боже Мој, Боже Мој!
Зошто Ме напушти?"
[47]А некои од оние што стоеја таму, кога го
чуја тоа, рекоа: "Овој го вика Илија!"

48 И веднаш еден од нив отрча, зеде сунѓер, го
натопи во оцет, го надена на трска, и Му даде
да пие. 49 А другите велеа: "Остави Го! Да
видиме дали ќе дојде Илија да Го спаси!"
50 А Исус повторно извика со силен глас и го
предаде духот.
51 И ете, завесата во Храмот се расцепи
надве, озгора додолу, земјата се стресе и
карпите распукаа, 52 а гробовите се отворија и
воскреснаа многу тела на упокоени светии; 53 и
излегоа од гробовите по Неговото
воскресение, влегоа во светиот град и на
мнозина им се јавија.
54 А стотникот и оние кои со него Го чуваа
Исус, откако го видоа земјотресот и сè што
стана, многу се исплашија и рекоа: "Навистина,
Овој беше Божјиот Син!"
55 А таму се наоѓаа и оддалеку гледаа многу
жени, кои Го следеа Исус од Галилеја и Му
служеа. 56 Меѓу нив беа: Марија од Магдала и
Марија, мајката на Јаков и Јосиф, и мајката на
Зебедеевите синови.

**Исусовиот погреб**

(Мк.15:42-47; Лк.23:50-56; Јвн.19:38-42)

57 А кога се стемни, дојде богат човек од
Ариматеја, по име Јосиф, кој и самиот беше
Исусов ученик. 58 Тој отиде кај Пилат и го
побара Исусовото тело. Тогаш Пилат заповеда
да му биде дадено. 59 Јосиф го зеде телото, го
завитка во чисто платно 60 и го положи во
својот нов гроб, што беше го издлабил во
карпа. И врз влезот навали голем камен на
гробот и си отиде. 61 А Марија од Магдала и
другата Марија останаа да седат спроти
гробот.
62 Следниот ден, по денот за подготовка,
првосвештениците и фарисеите се собраа кај
Пилат 63 и му рекоа: "Господару, се сетивме
дека оној измамник, уште додека беше жив,
рече: "Ќе воскреснам по три дни." 64 Затоа,
заповедај да биде чуван гробот до третиот ден,
за да не дојдат Неговите ученици да Го украдат
и да му кажат на народот: 'Воскресна од
мртвите', та последната измама да биде
полоша од првата."
65 Пилат им рече: "Еве ви стража. Појдете и

чувајте го како што знаете!” [66]Тие отидоа и го
обезбедија гробот, го запечатија каменот и
поставија стража.

**Исус е воскреснат**
(Мк.16:1-8; Лк.24:1-12; Јвн.20:1-10)

**28** А по саботниот ден, на осамнување на
првиот ден од седмицата, дојдоа Марија
од Магдала и другата Марија да го видат
гробот.
[2]И ете, стана голем земјотрес, зашто
Господов ангел слезе од небото, пристапи и го
помести каменот и седна на него. [3]Лицето му
светеше како молња, а неговата облека беше
бела како снег. [4]Од страв пред него,
стражарите се преплашија и паднаа како
мртви.
[5]Тогаш ангелот проговори и им рече на
жените: ”Не плашете се, зашто знам дека Го
барате распнатиот Исус. [6]Не е тука, зашто е
воскреснат, како што рече! Дојдете и видете го
местото каде што лежеше, [7]и отидете брзу и
кажете им на Неговите ученици дека
воскресна од мртвите. Еве, Тој оди пред вас во
Галилеја. Таму ќе Го видите! Ете, ви кажав!”
[8]И тие веднаш заминаа од гробот, со страв и
со голема радост, и отрчаа да им соопштат на
Неговите ученици. [9]А Исус ги пресретна и ги
поздрави: ”Бидете поздравени!” А тие се
приближија до Него, Го фатија за нозете и Му
се поклонија. [10]Тогаш Исус им рече: ”Не
плашете се! Одете и соопштете им на Моите
браќа да појдат во Галилеја. Таму ќе Ме
видат.”

**Големото испраќање**
(Мк.16:14-18; Лк.24:36-49; Јвн.20:19-23; Дела 1:9-11)

[11]А кога одеа, ете, некои од стражарите дојдоа
во градот и им соопштија на
првосвештениците за сè што беше станало.
[12]Потоа се состанаа со старешините, се
советуваа и им дадоа на војниците многу пари
[13]и им рекоа: ”Кажете дека Неговите ученици
дојдоа ноќе и Го украдоа, додека ние спиевме.
[14]А ако за ова чуе управителот, ние ќе го
убедиме и вие нема за што да се грижите.” [15]А
тие ги зедоа сребрениците и постапија како

што ги научија. И тоа се разгласи меѓу
Евреите до ден денешен.
[16] А единаесеттемина ученици отидоа во
Галилеја, на гората, каде што им беше
определил Исус. [17] И штом Го видоа, Му се
поклонија, а некои се сомневаа. [18] Тогаш Исус
им се приближи и им рече: "Дадена Ми е сета
власт на небото и на земјата. [19] Затоа одете и
направете од сите народи Мои ученици,
крштавајќи ги во името на Таткото и Синот и
Светиот Дух, учејќи ги да го чуваат сето она
што ви го заповедав! [20] И еве, Јас Сум со вас во
сите дни до крајот на светот."

# Евангелие според Марко

**Проповедта на Јован Крстителот**
(Мт.3:1-12; Лк.3:1-9, 15-17; Јвн.1:19-28)

1 Почетокот на Евангелието за Исус
Христос, Божјиот Син.
[2] Како што е запишано кај пророкот Исаија:

"Ете, Јас го испраќам Својот гласник
пред Твоето лице,
кој ќе го подготви Твојот пат;
[3] гласот на оној, кој вика во пустината:
'Подгответе го патот на Господ,
исправете ги Неговите врвици'."

[4] Се јави Јован, крштавајќи во пустината и
проповедајќи покајно крштавање за
проштавање на гревовите. [5] И доаѓаа кај него
од цела Јудеја и од Ерусалим, и од него беа
крштавани во реката Јордан, при што ги
исповедуваа своите гревови. [6] А Јован беше
облечен во руба од камилски влакна и имаше
кожен појас околу својата половина, и јадеше
скакулци и див мед. [7] Тој проповедаше, велејќи:
"По мене иде посилен од мене, пред Кого не
сум достоен да се наведнам и да ги одврзам
ремењата на Неговите сандали. [8] Јас ве крстив
со вода, а Тој ќе ве крштава со Светиот Дух."

**Исусовото крштавање**
(Мт.3:13-17; Лк.3:21-22)
9Во тоа време, Исус од Назарет дојде во
Галилеја, и беше крстен од Јован во Јордан.
10И веднаш, додека излегуваше од водата, виде
како небесата се отворија и како Духот слегува
над Него како гулаб. 11И се чу глас од небото:
"Ти си Мојот возљубен Син, Кој е по Мојата
волја!"

**Исусовото искушение**
(Мт.4:1-11; Лк.4:1-13)

12Веднаш потоа Духот Го одведе во пустината.
13И беше во пустината четириесет дни,
искушуван од сатаната. А беше меѓу диви
ѕверови и ангели Му служеа.

**Исусовата служба во Галилеја**
(Мт.4:12-17; Лк.4:14,15)

14А откако Јован беше предаден, Исус дојде во
Галилеја, проповедајќи го Божјото Евангелие.
15И зборуваше: "Времето се исполни, и
наближи Божјото царство; покајте се и
верувајте во Евангелието!"

**Исус повикува четворица рибари**
(Мт.4:18-22; Лк.5:1-11)

16И одејќи крај Галилејското Море ги виде
Симон и Андреј, братот на Симон, како
фрлаат мрежа во морето - зашто беа рибари.
17А Исус им рече: "Тргнете по Мене и Јас ќе
направам да станете рибари на луѓе!" 18Тие
веднаш ги оставија мрежите и тргнаа по Него.
19И кога одмина малку понатаму ги виде
Јаков, Зебедеевиот син, и брат му Јован како
во кораб ги крпат мрежите; 20и веднаш ги
повика. А тие, оставајќи го татка си Зебедеј со
наемниците во коработ, тргнаа по Него.

**Човекот со нечист дух**
(Лк.4:31-37)

21И дојдоа во Капернаум; и веднаш во саботен
ден Тој влезе во синагогата и поучуваше. 22А
тие Му се восхитуваа на Неговото учење,
зашто ги поучуваше како некој кој има власт, а
не како закониците. 23Тогаш во нивната
синагога беше еден човек со нечист дух, па
извика 24велејќи: "Ах! Што имаме ние со Тебе,

Исусе Назареќанецу? Дали дојде да нѐ
погубиш? Знам кој си Ти, Божји светец!"
25 А Исус му се закани: "Молкни и излези од
него!" 26 И нечистиот дух го стресе, извика со
силен глас и излезе од него.
27 И сите се вчудовидоа, па се прашуваа еден
со друг, велејќи: "Што е ова? Ново учење -
полно со власт! Тој им заповедува дури и на
нечистите духови и тие Му се покоруваат!" 28 И
веднаш се разнесе глас за Него на сите страни,
по целата галилејска област.

### Исус исцелува мнозина

(Мт.8:14-17; Лк.4:38-41)

29 И штом излегоа од синагогата, со Јаков и
Јован дојдоа во куќата на Симон и Андреј. 30 А
Симоновата тешта лежеше од треска, и
веднаш Му кажаа за неа. 31 Тој ѝ пристапи, ја
фати за рака и ја поткрена. Тогаш треската ја
напушти, па таа им служеше.
32 А приквечер, по зајдисонце, Му ги доведоа
сите болни и опседнати, 33 па целиот град се
собра пред вратата. 34 И исцели мнозина, кои
страдаа од разни болести, истера многу демони
и не им дозволи на демоните да зборуваат,
зашто Го знаеја.

### Исусовата служба во Галилеја

(Лк.4:42-44)

35 А изутрината, додека уште беше темно,
стана, излезе и отиде на пусто место, и таму се
молеше. 36 А Симон и оние што Го
придружуваа поитаа по Него, 37 и кога Го
најдоа, Му рекоа: "Сите Те бараат!"
38 Тој им одговори: "Да одиме во соседните
села, да навестувам и таму, зашто за тоа и
дојдов." 39 И дојде навестувајќи во нивните
синагоги по цела Галилеја, и изгонувајќи ги
демоните.

### Исчистување на лепрозен

(Мт.8:1-4; Лк.5:12-16)

40 И дојде кај Него еден лепрозен, и на колена
молејќи Го, Му зборуваше: "Ако сакаш,
можеш да ме исчистиш."
41 И Тој се сожали, ја протегна раката, го
допре и му рече: "Сакам! Биди чист!" 42 И
веднаш лепрата го напушти и тој стана чист.

[43]И предупредувајќи го строго, веднаш го
пушти [44]и му рече: "Гледај, никому ништо да
не си кажал! Туку оди, покажи му се на
свештеникот и принеси го за своето
исчистување она што го заповеда Мојсеј, ним
за сведоштво." [45]А тој, штом излезе, почна да
разгласува многу и да раскажува за настанот,
па Исус не можеше веќе јавно да влезе в град;
туку остануваше надвор, по ненаселени места;
а кај Него доаѓаа од сите страни.

**Исцелување на парализиран човек**
(Мт.9:1-8; Лк.5:17-26)

**2** И кога по неколку дена пак дојде во
Капернаум се чу дека е во една куќа. [2]И се
собраа мнозина, така што немаше веќе место
пред вратата; и им го говореше Словото. [3]И
дојдоа носејќи кај Него парализиран, кого го
носеа четворица. [4]И бидејќи не можеа да го
донесат до Него, заради навалот од луѓе, го
откриjа покривот над местото каде што беше
Тој, го пробија и го спуштија леглото, на кое
лежеше парализираниот. [5]А Исус, кога ја виде
нивната вера, му рече на парализираниот:
"Синко, ти се проштаваат гревовите."
[6]А некои од закониците седеа таму и
размислуваа во своите срца: [7]"Што зборува
Овој вака? Тој хули! Кој може да проштава
гревови, освен Самиот Бог?"
[8]И Исус веднаш штом созна со Својот Дух
дека тие размислуваат така во себе, им рече:
"Зошто размислувате така во своите срца?
[9]Што е полесно да му се рече на
парализираниот: 'Ти се простуваат гревовите',
или да му се рече: 'Стани и земи ја својата
постела, и оди!' [10]Туку да знаете Синот
Човеков има власт да проштава гревови на
земјата!" Па му се обрна на парализираниот:
[11]'Тебе ти велам - стани, крени го своето легло
и оди си дома!' [12]И тој стана, вчас, го крена
леглото, и излезе пред сите, а тие се
восхитуваа и Го славеа Бог, велејќи: "Вакво
нешто уште никогаш не сме виделе!"

**Исус го повикува Левиј**
(Мт.9:9-13; Лк.5:27-32)

[13]Излезе пак крај брегот, и многу народ
доаѓаше кај Него, и Тој го поучуваше. [14]И

минувајќи, го виде Левиј, синот на Алфеј, како
седи во даночницата, и му рече: "Оди по
Мене!" А тој стана и тргна по Него.
[15]И кога прилегна крај трпезата во неговата
куќа, многу даночници и грешници беа крај
трпезата со Исус и со Неговите ученици, зашто
ги имаше мнозина, и тие одеа по Него. [16]А кога
фарисејските законици Го видоа како јаде со
грешници и даночници, им рекоа на Неговите
ученици: "Зошто јаде и пие заедно со
даночници и грешници?"
[17]А Исус, кога го чу тоа, им рече: "Не им
треба лекар на здравите, туку на болните. Не
дојдов да ги викам праведните на покајание,
туку грешниците."

**Исусовата поука за постот**
(Мт.9:14:17; Лк.5:33-39)

[18]Јовановите ученици и фарисеите постеа. И
дојдоа, па Му рекоа: "Зошто Јовановите
ученици и учениците на фарисеите постат, а
Твоите ученици не постат?"
[19]Исус им рече: "Можат ли сватовите да
постат додека е младоженецот со нив? Додека
го имаат со себе младоженецот, не можат да
постат. [20]Но, ќе дојдат дни кога ќе биде отмен
младоженецот од нив; и тогаш, во тој ден, ќе
постат.
[21]Никој не пришива алтица од ново платно
врз стара облека, зашто новата алтица ќе ја
раскине старата облека, и дупката ќе биде
поголема. [22]И никој не налева ново вино во
стари мешини; зашто новото вино ќе ги
раскине мешините, па ќе пропаднат и виното и
мешините; туку, ново вино во нови мешини!"

**Исус е Господар на саботата**
(Мт.12:1-8; Лк.6:1-5)

[23]А кога во саботен ден одеше низ посевите,
Неговите ученици поминувајќи почнаа да
кинат класје. [24]И фарисеите Му рекоа: "Гледај!
Зошто го прават тоа што во саботен ден не е
дозволено?"
[25]Им рече: "Зар никогаш не сте читале што
направи Давид кога беше во нужда и кога
огладне тој и тие што беа со него? [26]Како
влезе во Божјиот дом, во времето на
врховниот свештеник Авијатар, и ги изеде

поставените лебови, кои никој не смееше да ги
јаде, освен свештениците; и им даде на оние,
кои беа со него!"
[27]И им рече: "Саботата е воспоставена
заради човекот, а не човекот заради саботата.
[28]И така, Синот Човеков е Господар и на
саботата."

**Исус исцелува човек во саботен ден**
(Мт.12:9-14; Лк.6:6-11)

**3** И Тој влезе пак во синагогата, а таму
имаше човек со исушена рака. [2]И Го
дебнеа, дали ќе го исцели во саботен ден, за да
Го обвинат. [3]А Тој му рече на човекот кој
имаше сува рака: "Застани насреде!"
[4]И им рече: "Дали е дозволено во саботен
ден да се прави добро или зло? Да се спаси
душа, или да се погуби?" А тие молчеа.
[5]Тогаш со срдба ги погледна, и натажен
заради закоравеноста на нивните срца, му рече
на човекот: "Испружи ја раката!" И тој ја
испружи и таа беше здрава како другата. [6]А
фарисеите, кога излегоа, веднаш се советуваа
со иродовците против Него, за да Го уништат.

**Народот доаѓа кај Исус**

[7]Исус се повлече со Своите ученици кон
морето, и голема врволица од Галилеја и од
Јудеја тргна по Него, [8]а од Ерусалим, од
Идумеја и од другата страна на Јордан, од
околината на Тир и Сидон, едночудо луѓе
дојдоа кај Него, откако чуја што правел. [9]И
Тој им рече на Своите ученици да Му се
подготви еден кораб, заради народот, за да не
Го притискаат, [10]бидејќи мнозина исцели, та
нагрвалуваа на Него сите оние што страдаа, за
да Го допрат. [11]И нечистите духови, штом ќе
Го здогледаа, паѓаа ничкум пред Него и викаа,
велејќи: "Ти си Божјиот Син!" [12]А Тој строго
им бранеше да не го разгласуваат тоа.

**Избор на дванаесетмина апостоли**
(Мт.10:1-4; Лк.6:12-16)

[13]И се искачи на гората и ги викна кај Себе
оние, кои ги сакаше и тие отидоа кај Него. [14]И
определи дванаесетмина да бидат со Него, да
ги праќа да навестуваат [15]и да имаат власт да
ги изгонуваат демоните. [16]И ги определи

дванаесеттемина: Симон (на кого му го даде
името Петар), [17]па Јаков, синот на Зебедеј и
Јован, братот на Јаков (на кои им го даде
името Боанергес - што значи: 'Синови на
Громот'), [18]Андреј, Филип, Бартоломеј, Матеј,
Тома, Јаков, синот на Алфеј, Тадеј, Симон
Хананецот [19]и Јуда Искариот, кој и Го предаде.

### Хула против Светиот Дух

(Мт.12:22-32; Лк.11:14-23)

[20]И дојдоа во една куќа, и пак се собра многу
народ, па тие не можеа ниту леб да каснат. [21]А
кога Неговите чуја за тоа, тргнаа да си Го
приберат, зашто се зборуваше: 'Тој не е при
Себеси."

[22]Законициите, пак, кои дојдоа од Ерусалим,
зборуваа: 'Тој е опседнат со Белзебуб" и дека
со помош на демонскиот принц ги истерува
демоните.

[23]И откако ги повика при Себеси, им
зборуваше во споредби: "Како може сатаната
да изгонува сатана? [24]Ако во едно царство се
случи раскол, тоа не може да се одржи. [25]И ако
дом се раздели против себеси, тој дом не може
да опстане. [26]И ако сатаната станал против
себеси и се раздвоил, не ќе може да опстане,
туку му дошол крајот. [27]Но никој не може да
влезе во куќата на силен и да му ја ограби
покуќнината, ако првин не го врзе силниот и
потем да му ја обере куќата. [28]Вистина ви
велам дека на човековите синови ќе им бидат
простени сите гревови и хули како-годе
изговорени; [29]но кој ќе похули на Светиот Дух,
за него нема прошка довека, [30]туку ќе биде
виновен за вечен грев.

Зашто велеа: "Има нечист дух!"

### Исусовата мајка и браќата Негови

(Мт.12:46-50; Лк.8:19-21)

[31]И тогаш дојдоа Неговата мајка и Неговите
браќа и, стоејќи надвор, испратија порака да Го
викнат. [32]А околу Него седеа многу луѓе и Му
рекоа: "Ете, мајка Ти и Твоите браќа надвор
Те бараат!"

[33]А Тој, одговарајќи им рече: "Кои Ми се
мајка и браќа?", [34]па ги погледна наоколу оние
што седеа околу Него и рече: "Еве ги Мојата
мајка и Моите браќа; [35]зашто, кој ја исполнува

Божјата волја, тој Ми е брат, и сестра, и мајка."

**Споредбата за сејачот**
(Мт.13:1-9; Лк.8:4-8)

**4** И пак почна да поучува крај морето. И
околу Него се насобра многу народ, а Тој
влезе во кораб и се најде во морето, а целиот
вриеж беше на копното, крај морето. [2]А Тој со
споредби ги поучуваше за многу работи и им
рече во Својата поука: [3]"Слушајте! Ете, излезе
сејач да сее. [4]И кога сееше, едно семе падна
покрај патот, и дојдоа птици и го исколваа.
[5]Друго падна на каменлива почва, каде немаше
многу земја; и никна брзо, зашто почвата не
беше длабока. [6]А кога сонцето изгреа, овена и
бидејќи немаше корен, се исуши. [7]И друго
падна во трње, и трњето израсна и го задуши,
па не донесе плод. [8]А друго падна на добра
земја и донесе плод, кој напредуваше и
растеше, и принесе: едно триесет, друго
шеесет, а трето сто."
[9]И рече: "Кој има уши да слуша, нека чуе!"

**Зошто Исус поучува во споредби**
(Мт.13:10-17; Лк.8:9,10)

[10]И штом остана Сам, оние кои беа околу
Него, заедно со дванаесеттемина, Го прашаа за
споредбата. [11]И им рече: "Вам ви е дадена
тајната на Божјото царство, а оние кои се
надвор добиваат сè во споредби, [12]па

'гледајќи да гледаат, а да не видат;
и слушајќи да слушаат,
а да не разбираат,
да не се покајат
и простено да им биде.'!"

**Објаснување на споредбата за сејачот**
(Мт.13:18-23; Лк.8:11-15)

[13]И им рече: "Не ја разбирате ли оваа
споредба? Па како ќе ги разберете сите
споредби! [14]Сејачот го сее словото. [15]Тие,
покрај патот, каде се сее словото, се оние кај
кои, кога ќе го чујат, веднаш доаѓа сатаната и
го грабнува словото посеано во нив. [16]Слично е
и со посеаните врз каменлива почва, кои, штом
го чујат словото, го примаат со радост, [17]но

немаат во себе корен, туку се непостојани, и
кога ќе дојде невола или гонење заради
словото, веднаш отпаѓаат. [18]А другите, што се
посеани во трње, тоа се оние, кои го чуле
словото, [19]но световните грижи, измамливоста
на богатството, и копнежот по други работи,
кога ќе влезат, го задушуваат словото, и тоа
останува без плод. [20]А посеаните на добра
земја се оние кои го слушаат словото, го
примаат и донесуваат плод: триесет, шеесет, и
стократно.

**Светилка под вршник**
(Лк.8:16-18)

[21]И им рече: "Се внесува ли светилка за да се
стави под вршник или под легло? Или да се
стави на високо? [22]Зашто нема скриено, што не
ќе биде откриено, или што е тајно, а да не
излезе јавно. [23]Кој има уши да слуша, нека
чуе!"

[24]И им рече: "Внимавајте што слушате! Со
каква мера мерите, со таква ќе ви се мери, и
уште ќе ви се придаде. [25]Зашто кој има, ќе му
се даде, а кој нема, ќе му се земе и тоа што го
има."

**Споредбата за растењето на семето**

[26]И велеше: "Така, Божјото царство прилега
на човек кој фрла семе во земја; [27]легнува ноќе
и станува дење, а семето никнува и расте, и
самиот не знае како. [28]Земјата сама од себе
донесува плод, најпрвин стебленце, потоа клас
и најпосле клас полн со зрна. [29]А кога плодот
узрее, веднаш праќа срп, зашто дошло времето
за жетва."

**Споредбата за синаповото зрно**
(Мт.13:31,32; Лк.13:18,19)

[30]И велеше: "Како да го прикажеме Божјото
царство? Со каква споредба да го
претставиме? [31]Тоа е како синапово зрно, кое,
кога се сее во земјата, помало е од сите семиња
на светот; [32]но кога е посеано, израснува и
станува поголемо од сите растенија во
градината и пушта големи гранки, та
небесните птици можат да се гнездат под
неговата сенка."

**Исусовото користење на споредбите**
(Мт.13:34,35)
33Со многу такви споредби им го кажуваше
словото, сè додека можеа да слушаат. 34А без
споредби ништо не им говореше, туку насамо
им објаснуваше сè на Своите ученици.

**Стивнувањето на бурата**
(Мт.8:23-27; Лк.8:22-25)

35Вечерта, на истиот ден, им рече на Своите
ученици: "Да преминеме на другана страна!"
36И напуштајќи го народот, Го поведоа Исуса
со себе, кој беше во коработ; а и други кораби
беа со Него. 37Потоа се дигна силна бура, а
брановите се префрлуваа преку коработ, па тој
веќе тонеше. 38А Тој спиеше кај кормилото на
перница. Тие Го разбудија и Му рекоа:
"Учителе, зар не Си загрижен што гинеме?"
39И стана, му се закани на ветрот и му рече
на морето: "Стивни! Молкни!" И ветрот
стивна и настана длабока тишина.
40Тогаш им рече: "Зошто се плашите толку?
Зарем немате вера?"
41И ги опфати голем страв, и говореа еден на
друг: "Кој е Овој што и ветрот и морето Му се
покоруваат?"

**Исцелување на опседнатиот од Герасин**
(Мт.8:28-34; Лк.8:26-39)

5 И минаа од другата страна на морето, во
Герасинскиот крај. 2А кога Тој излезе од
коработ, веднаш му дојде во пресрет, од
гробовите, еден човек со нечист дух. 3Тој
живееше во гробовите и никој не можеше веќе
ни со окови да го врзе, 4зашто многупати го
ставаа во окови и вериги, но тој ги кинеше
веригите и ги кршеше оковите, и никој не
можеше да го скроти. 5И постојано, ноќе и
дење, беше во гробовите и по ридовите,
викајќи и удирајќи се самиот со камења.
6И кога го виде Исуса оддалеку, дотрча,
падна ничкум пред Него; 7и извика со силен
глас: "Што имаш Ти со мене, Исусе, Сине на
Севишниот Бог? Те заколнувам во Бога, не
мачи ме!" 8Зашто му рече: "Излези од човеков,
нечист духу!"
9А Тој праша: "Како ти е името?" Тој Му
рече: "Името ми е Легион, зашто многу нè

има." 10И многу го молеа да не ги истера од тој
крај.
11А таму, по ридот, пасеше голем крдар
свињи. 12И Го замолија, велејќи: "Прати нè кај
свињине, да влеземе во нив." 13И Тој им
дозволи и нечистите духови излегоа и влегоа
во свињите, а крдарот се сурна по стрмнината в
море, беа околу две илјади, и се удавија во
морето.
14А тие што ги пасеа побегнаа и разгласија
во градот и по селата, и дотрчаа да видат што
станало. 15И кога дојдоа кај Исус и го видоа
опседнатиот, во кого беше "легионот", како
седи облечен и присебен, се уплашија. 16А тие,
кои го видоа тоа, раскажуваа што се случи со
опседнатиот и со свињите. 17И почнаа да Го
молат да си замине од нивниот крај.
18А кога влегуваше во коработ, оној што
беше опседнат од демоните Го молеше да биде
со Него. 19Но Тој не му одобри, туку му рече:
"Оди дома кај своите и раскажи им што ти
направи Господ и како ти се смилува!" 20И тој
отиде и почна да раскажува по Декапол, што
му направи Исус и сите се восхитуваа.

**Исус ја воскреснува Јаировата ќерка**
(Мт.9:18-26; Лк.8:40-56)

21Кога Исус пак премина со коработ на другата
страна, едночудо народ се собра околу Него, а
Тој беше покрај морето. 22Тогаш дојде еден од
началниците на синагогата, по име Јаир и кога
Го виде, падна пред Неговите нозе. 23Го
молеше многу, велејќи: "Мојата ќерка е на
умирање. Дојди и положи ги рацете над неа, за
да биде исцелена и да живее!" 24И Тој тргна со
него, а голема врволица одеше по Него која Го
притискаше.
25Имаше една жена, која страдаше од
крвавење дванаесет години, 26и многу претрпе
од мнозина лекари, па го потроши целиот свој
имот, а од тоа немаше никаква полза, туку ѝ
беше уште полошо. 27Откако чу за Исус, се
мушна во толпата, одназад, и се допре до
Неговата облека, 28зашто си велеше: "Ако се
допрам макар и до Неговата облека, ќе
оздравам!" 29И веднаш прекина крвавењето и
таа почувствува во телото дека е исцелена од
болеста.

30А Исус почувствува веднаш во Себе дека
сила излезе од Него, се сврте сред народот и
рече: "Кој се допре до Мојава облека?"
31Неговите ученици, пак, рекоа: "Гледаш
дека народот Те притиска, а уште прашуваш:
'Кој се допре до Мене?'"
32Тој се обѕрнуваше наоколу за да види кој го
направи тоа. 33А жената, уплашена и вџашена,
зашто знаеше што стана со неа, дојде и падна
пред Него и Му ја кажа сета вистина. 34А Тој ѝ
рече: "Ќерко, твојата вера те избави! Оди си со
мир и биди исцелена од својата болест!"
35Додека Тој уште зборуваше, дојдоа од
домот на началникот на синагогата кому му
рекоа: "Ќерка ти веќе умре! Зошто уште Му
додеваш на Учителот!"
36А Исус, кога ја чу веста што ја кажаа, му
рече на началникот на синагогата: "Не плаши
се! Само ти верувај!"
37И никому не му дозволи да оди со Него,
освен на Петар, Јаков и Јован, братот на Јаков.
38Кога дојдоа во куќата на началникот, виде
вриеж, лелек и пискотење, 39и кога влезе, им
рече: "Зошто пискате и плачете? Девојчето не
е умрено, туку си спие!" 40А тие Му се
потсмеваа.

А Тој, откако ги истера сите надвор, ги зеде
таткото, мајката и оние што Го придружуваа, и
влезе таму каде што беше девојчето. 41И кога
го фати за рака му рече: "Талита кум!" (што
значи: "Девојче, ти велам стани!") 42И
девојчето стана веднаш и одеше, зашто имаше
дванаесет години. И веднаш се вчудовидоа. 43А
Тој строго им заповеда никој да не дознае за
тоа, и им рече да му дадат да јаде на девојчето.

**Исус е отфрлен во Својот крај**
(Мт.13:53-58; Лк.4:16-30)

**6** И замина оттаму и дојде во Својот роден
крај, а Неговите ученици одеа по Него. 2А
кога дојде саботниот ден, почна да поучува во
синагогата, и мнозина кои слушаа се зачудија и
рекоа:

"Од каде Му е ова Нему? И каква е оваа
мудрост што Му е дадена? И какви чуда прават
Неговите раце? 3Не е ли овој дрводелецот,
Синот на Марија, и братот на Јаков, Јосиј, Јуда
и Симон? И не се ли Неговите сестри тука
меѓу нас?" И се навредија од Него.

[4]А Исус им рече: "Пророкот никаде не е без
почести, освен во својот роден крај, меѓу
своите роднини и во својот дом." [5]И не
можеше таму да направи ниедно чудо, освен
што исцели неколку болни, полагајќи ги
рацете врз нив. [6]И се чудеше на нивното
неверие.

**Апостолската мисија**
(Мт.10:1, 5-15; Лк.9:1-6)

Тој одеше по околните села и поучуваше. [7]И
откако ги повика дванаесеттемина, почна да ги
праќа по двајца, давајќи им власт над
нечистите духови.
[8]И Тој им заповеда да не носат ништо за по
пат освен стап: ни леб, ни торба, ниту пари во
појасот, [9]туку да се обуени во сандали и да не
облекуваат по две облеки. [10]И им рече: "Ако
влезете во некој дом, останете таму додека не
излезете оттаму. [11]А ако не ве примат и не ве
послушаат, излезете оттаму а потоа истресете
го правот од своите нозе, за да се осведочат!"
[12]И тргнаа проповедајќи покајание. [13]И
изгонуваа многу демони, и многу болни
помазуваа со миро и ги исцелуваа.

**Ирод е збунет поради Исус**
(Мт.14:1-12; Лк.9:7-9)

[14]Слушна и царот Ирод (зашто Неговото име
беше прочуено), и зборуваше: "Јован
Крстителот станал од мртвите и затоа во него
дејствуваат моќни сили!"
[15]Едни пак велеа дека е Илија, а други дека е
пророк, небаре еден од пророците.
[16]Но кога Ирод чу, рече: "Јован, кому јас му
ја отсеков главата, станал од мртвите."
[17]Имено, Ирод испрати по Јован, го фати и
го затвори в зандана, заради Иродијада, жената
на брат му Филип, со која се ожени, [18]зашто
Јован му велеше на Ирод: "Не ти е дозволено
да ја имаш жената на твојот брат." [19]А
Иродијада беше озлобена на него и сакаше да
го убие, но не можеше, [20]зашто Ирод се
плашеше од Јован, знаејќи дека е човек
праведен и свет, и го пазеше, а кога го
слушаше, се збунуваше многу, но сепак го
слушаше со задоволство.
[21]И кога дојде згоден ден, откако Ирод на

својот роденден им даде вечера на своите
големци, војводи и галилејски првенци, [22]влезе
ќерката на Иродијада, поигра и им угоди на
Ирод и на неговите гости, а царот ѝ рече на
девојката:
"Побарај од мене што сакаш и ќе ти дадам,"
[23]и ѝ се заколна: "Што и да побараш од мене,
ќе ти дадам - до половина од моето царство."
[24]А таа излезе и ја праша мајка си: "Што да
побарам?" Таа рече: "Главата на Јован
Крстителот."
[25]И веднаш, откако влезе брзо кај царот,
побара, велејќи: "Сакам да ми ја дадеш, сега
веднаш, на чинија, главата на Јован
Крстителот."
[26]Е, тогаш, царот многу се натажи, ама
поради заклетвата и гостите, не сакаше да ја
одбие, [27]па веднаш испрати џелат и му нареди
да ја донесе неговата глава. И тој отиде, му ја
отсече главата во зânданата, [28]ја донесе на
чинија и ѝ ја даде на девојката, а девојката ѝ ја
предаде на мајка си. [29]Кога неговите ученици
чуја, дојдоа и го зедоа неговото тело и го
положија в гроб.

**Исус нахранува пет илјади луѓе**
(Мт.14; 13-21; Лк.9:10-17; Јвн.6:1-14)

[30]Апостолите се собраа околу Исус и Го
известија за сè што направиле и како
поучувале. [31]А Тој им рече: "Дојдете на
осамено место и сами одморете се малку!"
Зашто, мнозина доаѓаа и си заминуваа, а немаа
време ни да јадат.
[32]И сами тргнаа со кораб на осамено место.
[33]Арно ама народот ги виде кога заминуваа и
мнозина ги познаа и се упатија пеш, од сите
градови, и стигнаа пред нив.
[34]А кога излезе од коработ, Тој виде
едночудо луѓе и се сожали над нив, зашто
прилегаа на овци без пастир, и почна да ги
поучува за многу нешта.
[35]И бидејќи времето поодмина, Неговите
ученици Му пристапија и Му рекоа: "Местово
е пусто, а веќе е доцна. [36]Распушти ги, нека
отидат по околните села и населби, и нека си
купат нешто за јадење!"
[37]А Тој одговори, велејќи: "Вие дајте им да
јадат!"

Тие Му рекоа: "Да одиме да купиме леб за
двесте денарии и да им дадеме да јадат?"
38 А Тој изусти: "Колку лебови имате?
Појдете, видете!"
И откако се вратија, рекоа: "Пет леба и две
риби."
39 И им заповеда да ги распоредат сите по
групи, на зелената трева. 40 И испоседнаа во
групи по сто и педесет. 41 А Тој ги зеде петте
леба и двете риби, погледна кон небото,
благослови и ги раскрши лебовите, па им
даваше на учениците да ги ставаат пред нив; и
двете риби им ги раздели на сите. 42 И сите
јадеа и се наситија. 43 И кренаа дванаесет
кошници полни со парчиња леб и риби. 44 А
оние што го јадеа лебот, беа пет илјади мажи.

**Исус оди по вода**
(Мт.14; 22-33; Јвн.6:16-21)

45 Веднаш потоа ги натера Своите ученици да
влезат во коработ и побргу од Него да отидат
на спротивната страна, кон Бетсаида, додека
Тој да го распушти народот. 46 И откако се
раздели од нив, отиде на горета да се помоли.
47 Приквечер коработ беше сред море, а Тој
остана сам на копното. 48 И кога ги виде како се
мачат веслајќи, зашто ветрот им доаѓаше
отспротива, околу четвртата ноќна стража,
дојде до нив одејќи по морето, со намера да ги
одмине. 49 А тие, кога Го видоа како оди по
морето, помислија дека е привидение и
извикаа, 50 зашто сите Го видоа и се исплашија.
Но, Тој веднаш им проговори, велејќи:
"Бидете храбри! Јас Сум! Не плашете се!"
51 Тогаш влезе кај нив во коработ, а ветрот
стивна. Тие се вчудовидоа, 52 зашто не го
сфатија ни чудото со лебовите, бидејќи срцето
им беше закоравено.

**Исус исцелува во Генесарет**
(Мт.14:34-36)

53 И кога преминаа, дојдоа на копно во
Генесарет, каде слегоа. 54 Кога излегоа од
коработ, луѓето веднаш Го препознаа, 55 се
растрчаа по целата околина и почнаа да носат
болни на постели, каде што ќе чуеја дека е Тој.
56 И каде и да влегуваше, во села или во
градови, или по полињата, на пазариштата ги

ставаа болните и Го молеа да се допрат барем
до ресите на Неговата облека. И сите што Го
допреа беа исцелени.

**Божја заповед или човечки традиции?**
(Мт.15:1-20)

7 Околу Него се собраа фарисеите и некои
од законициите, кои беа дошле од Ерусалим,
2и видоа дека некои од Неговите ученици јадат
леб со нечисти, односно неизмиени раце.
3(Зашто фарисеите и сите Евреи, држејќи се до
традицијата на старите, не јадат ако не ги
измијат рацете до лакти; 4и кога ќе се вратат
од пазар, не јадат ако не се измијат. А има
уште многу нешта што ги прифатиле и ги
зачувале: миење на чаши, стомни и бакарни
садови.)
5И така, фарисеите и законициите Го прашаа:
"Зошто Твоите ученици не живеат според
традицијата на старите, туку јадат леб со
неизмиени раце?"
6А Тој им рече: "Добро пророкуваше Исаија
за вас лицемерите, како што е запишано:

'Овој народ со уста Ме почитува,
а неговото срце е далеку од Мене;
7залудно Ме почитува,
кога проповеда учења
кои всушност се човечки заповеди.'

8Вие ја оставате Божјата заповед, а се
држите за човечката традиција.
9На убав начин ја укинувате" - продолжи Тој
- "Божјата заповед, за да ја зачувате вашата
традиција! 10Имено, Мојсеј рече: 'Почитувај ги
татка си и мајка си!' и 'Кој ќе го навреди
таткото и мајката, да биде казнет со смрт!' 11А
вие велите: 'Ако некој им рече на својот татко
или на својата мајка: 'Тоа со што требаше да
ти помогнам го дадов курбан (жртва, наменета
за Бог),' 12веќе не го оставате да направи
ништо за својот татко и за својата мајка. 13И
така правите престап спрема Божјото слово со
својата традиција, која вие ја воспоставивте, и
правите многу други работи слични на ова."

**Злото произлегува од срцето**

14Откако повторно го повика народот кај Себе,

му рече: "Слушајте ме сите и разберете!
[15]Нема ништо однадвор што би можело да го
направи човекот нечист кога ќе влезе во него;
туку она што излегува од човекот, тоа го прави
нечист. [16]Кој има уши, нека слуша!"
[17]Кога се оддалечи од народот, влезе во една
куќа, а Неговите ученици Го прашаа за
смислата на споредбата. [18]Тој им рече: "Така!
Зар и вие не разбирате? Не сфаќате ли дека
ништо што влегува однадвор во него, не може
да го направи човекот нечист, [19]зашто не
влегува во неговото срце, туку во желудникот
и излегува од него?" (Така Тој ја прогласи сета
храна за чиста.)
[20]Исто така им велеше: "Она што излегува
од човекот, тоа го прави нечист, [21]зашто од
внатрешноста, од човековото срце, излегуваат
зли мисли, блудства, кражби, убиства,
[22]прељуби, лакомства, пакости, лукавства,
разузданост, завист, богохулство,
безобѕирност, гордост, безумност. [23]Сите тие
зла излегуваат однатре и го прават човекот
нечист."

**Исус ја почитува верата на сирофеничанката**
(Мт. 15:21-28)

[24]Оттаму Тој стана и отиде во областа Тир и
Сидон. Влезе во една куќа, а сакаше никој да
не дознае. Но не можеше да остане
незабележан. [25]Кога пак чу за него една жена,
чија ќерка имаше нечист дух, дојде и падна
пред Неговите нозе. [26]А таа жена беше
Гркинка, родум сирофеничанка. И Го молеше
да го истера демонот од ќерка ѝ.
[27]А Тој ѝ рече: "Остави ги прво да се наситат
децата, зашто не е добро да им се земе лебот
на децата и да им се фрли на кучињата."
[28]Таа пак одговори: "Добро, Господи! Но и
кучињата под трпезата јадат од трошките на
децата."
[29]И Тој ѝ рече: "Заради тој збор, оди си,
демонот излезе од ќерка ти."
[30]И кога се врати дома го најде девојчето
како лежи на постелата, а демонот беше
излегол.

**Исцелување на глувонем**

[31]И кога излезе пак од пределите на Тир, дојде,

преку Сидон, до Галилејското Море, сред
пределите на Декапол. 32Ете Му доведоа човек
глув, кој тешко зборуваше и Го молеа да
положи рака врз него.
33И го оттргна насамо од народот, ги стави
Своите прсти во неговите уши, и откако
плукна, го допре неговиот јазик, 34погледна кон
небото, воздивна и му рече: "Ефата!" - што
значи: "Отвори се!" 35И веднаш му се отворија
ушите и му се разврза врвцата на неговиот
јазик, и правилно зборуваше.
36И им се закани никому да не кажуваат. Но
колку што повеќе Тој им заповедуваше, толку
повеќе тие разгласуваа. 37И прекумерно се
чудеа и велеа: "Само добрини чини! И глувите
ги прави да слушаат и немите да зборуваат!"

**Исус нахранува четири илјади луѓе**
(Мт.15:32-39)

8 Во тие дни, кога пак се собраа едночудо
луѓе и немаа што да јадат, ги повика
Своите ученици и им рече: 2"Жал ми е за
луѓето, зашто веќе три дни постојано се со
Мене а нема што да јадат. 3Ако ги распуштам
гладни по нивните куќи, ќе премалат по патот,
зашто некои од нив се дојдени оддалеку."
4А учениците Му одговорија: "Како може
некој да ги нахрани со леб во оваа пустина?"
5А Тој ги праша: "Колку леба имате?"
Тие рекоа: "Седум".
6Тогаш им заповеда на луѓето да испоседнат
наземи. И ги зеде седумте леба, заблагодари и
ги раскрши, и им даваше на Своите ученици да
ги делат, а тие им ги раздадоа на луѓето. 7Имаа
и малку риби. И откако ги благослови,
заповеда да ги поделат и нив. 8И јадеа до
наситка, и дигнаа седум кошеви со преостанати
парчиња. 9А беа околу четири илјади; и Тој ги
распушти. 10И веднаш влезе во коработсо
учениците, и дојде во околината на Далманута.

**Фарисеите бараат знак**
(Мт.16:1-14)

11Фарисеите излегоа и почнаа да се препираат
со Него, барајќи од Него знак од небото за да
Го искушаат. 12А Тој воздивна длабоко во
духот и рече: "Зошто ова поколение бара
знак? Вистина ви велам, на ова поколение

нема да му се даде знак." 13И ги остави,
повторно влезе во коработ и премина на
другата страна.

### Фарисејскиот и Иродовиот квасец

(Мт.16:5-12)

14И заборавија да земат леб, а имаа само еден
леб со себе во коработ. 15Тогаш Тој им
заповеда, велејќи им: "Внимавајте! Чувајте се
од фарисејскиот и од Иродовиот квасец!"
16Тие пак размислуваа меѓу себе: "Па ние
немаме леб!"
17А Исус кога го разбра тоа, им рече:
"Зошто мислите дека немате леб? Уште ли не
разбирате и не сфаќате? Закоравено ли е
вашето срце? 18Очи имате, а не гледате? Уши
имате, а не слушате? И не си спомнувате ли,
19кога ги раскршив петте леба на пет илјади,
колку кошеви полни со парчиња кренавте?"
Му рекоа: "Дванаесет."
20"Кога раскршив седум леба на четири
илјади, колку кошеви полни со парчиња
кренавте?"
Рекоа: "Седум".
21И им рече; "Уште ли не разбирате?"

### Исцелување на слепиот во Бетсаида

22И дојдоа во Бетсаида, па Му доведоа еден
слеп и Го молеа да го допре. 23Тој го фати
слепиот за рака, го изведе надвор од селото и
откако му плукна во очите, ги положи рацете
на него и го праша: "Гледаш ли нешто?"
24Тој ги поткрена очите и рече: "Гледам луѓе,
небаре се дрвја што одат."
25Потоа пак ги положи рацете на неговите
очи, и тој прогледа и оздраве, и гледаше сѐ
јасно. 26И го испрати во неговиот дом, велејќи
му: "Не навраќај во селото, и никому не
кажувај му!"

### Петровата изјава дека Исус е Месијата

(Мт.16:13-20; Лк.9:18-21)

27Излезе Исус со Своите ученици по селата на
Цезареја Филипова; а по пат ги прашуваше,
велејќи им: "Што велат луѓето, кој сум Јас?"
28Тие Му рекоа: "Јован Крстителот, други
велат Илија, а трети - дека си еден од
пророците."

[29]Но Тој ги праша: "А вие, за кого Ме
сметате?" Петар Му одговори и рече: "Ти си
Христос".

[30]И им забрани никому да не зборуваат за
Него.

**Исус ги претскажува Својата смрт и воскресението**
(Мт.16:21-28; Лк.9:22-27)

[31]И почна да ги поучува дека Синот Човеков
треба многу да страда и да биде отфрлен од
старешините, првосвештениците и закониците;
дека ќе Го убијат и дека по три дни ќе
воскресне. [32]И тоа го зборуваше отворено. А
Петар Го повлече настрана и почна да Го
прекорува.

[33]Но Тој се заврте и откако ги погледна
Своите ученици, го прекори Петар и рече:
"Бегај зад Мене, сатано, зашто ти не мислиш
за она што е Божјо, туку за она што е
човечко."

[34]И го повика народот, заедно со Своите
ученици, и им рече: "Оној што сака да тргне по
Мене, нека се откаже од себеси и нека го земе
својот крст, па нека оди по Мене. [35]Зашто, кој
сака да ја спаси својата душа, ќе ја загуби, а
оној што ќе ја загуби својата душа заради Мене
и Евангелието, ќе ја спаси. [36]Зашто, каква
полза има човекот, ако го добие целиот свет, а
ѝ напакости на својата душа! [37]И што може
човекот да даде во замена за својата душа?
[38]Зашто, кој се срами од Мене и од Моите
зборови во ова прељубничко и грешно
поколение, и Синот Човеков ќе се засрами од
него, кога ќе дојде во славата на Својот Татко,
заедно со светите ангели."

**9** И им рече: "Вистина ви велам - има некои
меѓу вас, кои стојат тука, а кои нема да
вкусат смрт, додека не го видат Божјото
царство како стапува во сила."

**Преобразувањето**
(Мт.17:1-13; Лк.9:28-36)

[2]И по шест дни, Исус ги зеде Петар, Јаков и
Јован и со Себе ги поведе само нив на една
висока гора, насамо, и се преобрази пред нив;
[3]неговата облека стана блескава и многу бела,
како што ниедно белило на земјата не може да

ја избели. 4И им се јави Илија со Мојсеј, па
разговараа со Исус.
5А Петар проговори и Му рече на Исус:
"Раби, добро е да сме тука. Да направиме три
сеници: една за Тебе, една за Мојсеј и една за
Илија." 6Всушност, не знаеше што да рече,
зашто беа многу уплашени.
7И наиде облак и ги засени, а од облакот се
чу глас: "Овој е Мојот возљубен Син!
Слушајте Го!"
8И одеднаш кога се обѕрнаа, веќе никого не
видоа крај себе, освен Исус.
9А кога слегуваа од горота, им заповеда
никому да не му кажуваат што видоа, додека
Синот Човеков не воскресне од мртвите." 10И
тие го држеа цврсто тој збор, меѓусебно
расправајќи: што значи - воскреснување од
мртвите?
11И Го прашаа: "Зошто закониците велат
дека најпрвин треба да дојде Илија?"
12А Тој им рече: "Прво ќе дојде Илија, и сè
ќе воспостави. А како што е напишано за
Синот Човеков: Тој треба многу да претрпи и
да биде презрен? 13Но, Јас ви велам дека Илија
дојде, и дека постапија со него како што сакаа,
како што е напишано за него."

**Исцелување на припадничавото момче**
(Мт.17;14-20; Лк.9:37-43)

14И кога дојдоа кај Исусовите ученици, видоа
едночудо луѓе околу нив, и законици кои се
препираа со нив. 15Штом целиот народ Го
здогледа, се вчудовиде, а луѓето се стрчаа и Го
поздравуваа.
16А Тој ги праша: "За што се препирате со
нив?"
17А еден од народот му одговори: "Учителе,
Ти го доведов својот син, во кого има дух кој го
онемува; 18и кога го фаќа, го кутнува, му тече
пена на уста, чкрта со забите и се вкочанува.
Им реков на Твоите ученици да го истераат, но
не можеа."
19А Тој одговори, велејќи: "О неверно
поколение, до кога ќе бидам со вас? До кога ќе
ве трпам? Доведете го кај Мене!"
20И Му го доведоа. А штом духот Го виде
Него, веднаш го стресе момчето и тоа падна
наземи, тркалајќи се со пена на устата.

21Тогаш го праша татка му: "Колку време
има откако му се случува ова?"
А тој рече: "Од детството, 22а често го фрла
во оган и во вода, за да го погуби. Но, ако
можеш нешто да сториш, смилувај ни се и
помогни ни!"
23Исус пак му рече: "Ако можеш! Сè е
можно за оној што верува!"
24Таткото на момчето веднаш извика,
велејќи: "Верувам! Помогни му на моето
неверие!"
25А Исус, штом виде дека се собира народ,
му се закани на нечистиот дух и му рече:
"Духу, кој предизвикуваш немост и глувост, Јас
ти заповедам, излези од него и повеќе не
влегувај во него!"
26И откако извика, силно го стресе детето и
тој излезе. А тоа беше небаре мртво, така што
мнозина велеа дека умрело. 27Исус, пак, го
фати за рака, го поткрена и тоа стана.
28А кога дојде во куќата, Неговите ученици
Го прашаа насамо: "Зошто ние не можевме да
го истераме?"
29Тој им одговори: "Оваа порода со ништо не
може да се истера, освен со молитва."

**Исус повторно ги претскажува Својата смрт и воскресението**
(Мт.17:22,23; Лк.9:43-45)

30Кога заминаа оттаму, минуваа низ Галилеја, и
не сакаше никој да дознае за тоа; 31имено, Тој
ги поучуваше Своите ученици, велејќи: "Синот
Човеков ќе биде предаден во човечки раце, и
ќе Го убијат, и откако ќе Го убијат, Тој ќе
воскресне на третиот ден. 32Но тие не ја разбраа
таа изјава, а се плашеа да Го прашаат."

**Големината на понизноста**
(Мт.18:1-5; Лк.9:46-48)

33И дојдоа во Капернаум, и кога беше во
куќата, Тој ги праша: "За што се расправавте
по пат?" 34А тие молчеа, зашто по пат се
расправаа меѓусебно за тоа кој е најголем.
35Тој, пак, седна, ги повика дванаесеттемина
и им рече: "Кој сака да биде прв, нека биде
последен и слуга на сите!"
36Тогаш зеде едно дете, го постави меѓу нив,
го прегрна и им рече: 37"Кој прима едно вакво

дете во Мое име, Мене Ме прима, а кој Ме прима Мене, не Ме прима Мене, туку Оној Кој Ме испрати."

**Други кои дејствуваат во Христовото име**
(Лк.9:49.50)

38Јован Му рече: "Учителе, видовме еден кој во
Твое име изгонуваше демони, а не нѐ следи, та
му забранивме, зашто не оди по нас."
39А Исус рече: "Не бранете му! Зашто нема
никој кој би правел чудо во Мое име, а да
може веднаш потоа лошо да зборува за Мене.
40Оти, оној кој не е против нас, тој е со нас. 41И
кој ќе ви даде чаша студена вода во Мое име,
бидејќи сте Христови, вистина ви велам, нема
да ја загуби својата награда."

**Замки**
(Мт.18:6-9; Лк.17:1,2)

42А кој ќе наведе на грев едно од овие
малечкиве кои веруваат во Мене, за него
подобро ќе биде да му обесат на вратот
воденички камен и да го фрлат в море. 43И ако
твојата рака те наведува на грев, отсечи ја.
Подобро е да влезеш без рака во животот,
отколку со двете раце да отидеш во пеколот,
во неугаслив оган, 44каде што нивниот црв не
умира, и огнот не згаснува. 45Ако твојата нога
те наведува на грев, отсечи ја! Подобро е за
тебе да влезеш во животот сакат, отколку со
двете нозе да бидеш фрлен во пеколот, 46каде
што нивниот црв не умира, и огнот не згаснува.
47И ако и твоето око те наведува на грев,
извади го! Подобро е за тебе да влезеш во
Божјото царство со едно око, отколку да
бидеш со двете очи фрлен во пеколот, 48каде
што нивниот црв не умира, и огнот не згаснува.
49Зашто секој ќе биде посолен со оган.
50Солта е добра, но ако солта стане несолена,
со што ќе ја осолите? Имајте сол во себе и
имајте мир меѓу себе."

**Брак и развод**
(Мт.5:27-32; Лк.16:18; Рим.7:1-3; 1.Кор.7:10-17)

**10** И стана оттаму и дојде во пределите на
Јудеја, од онаа страна на Јордан; и пак
народот Му се придружи, а Тој повторно ги
поучуваше, според Својот обичај.

[2]Му пристапија фарисеите и Го прашаа, за да
Го искушуваат: "Дали е дозволено мажот да ја
остави жената?"
[3]А Тој им одговори, велејќи: "Што ви
заповеда Мојсеј?"
[4]Тие рекоа: "Мојсеј дозволи да ѝ се напише
разводна книга и да се отпушти."
[5]Но Исус им рече: "Заради вашето
закоравено срце тој ви ја напиша таа заповед.
[6]Но, во почетокот на создавањето, Бог ги
создаде како машко и женско. [7]Затоа човекот
ќе ги остави татка си и мајка си [8]и двајцата ќе
станат едно тело. И така, не се веќе две, туку
едно тело. [9]Затоа, она што Бог го соединил,
човекот да не го раздвојува."
[10]И во куќата, учениците пак го прашаа за
тоа. [11]А Тој им рече: "Кој ќе ја напушти
својата жена и се ожени со друга, чини
прељуба спроти неа. [12]И ако таа го напушти
мажот и се омажи за друг, прави прељуба."

**Кој ќе влезе во Божјото царство**
(Мт.19:13-15; Лк.18:15-17)

[13]И Му носеа деца, за да ги допре, а учениците
ги прекоруваа. [14]Кога, пак, Исус го виде тоа,
негодуваше и им рече: "Оставете ги децата да
дојдат кај Мене. Не бранете им, зашто на
таквите им припаѓа Божјото царство!
[15]Вистина ви велам, кој не го прима Божјото
царство како мало дете, нема да влезе во
него." [16]И ги гушна и ги благослови,
положувајќи ги рацете врз нив.

**Богатото момче**
(Мт.19:16-30; Лк.18:18-30)

[17]Кога излегуваше на пат, притрча еден,
клекна пред Него и Го праша: "Добар
Учителе, што да правам за да наследам вечен
живот?"
[18]А Исус му рече: "Зошто Ме нарекуваш
добар! Никој не е добар освен самиот Бог. [19]Ги
знаеш заповедите: Не убивај! Не чини
прељуба! Не кради! Не сведочи лажно! Не
мами! Почитувај го таткото свој и мајката
своја!"
[20]Но тој Му одговори: "Учителе, за сето тоа
се застапувал од својата младост."
[21]А Исус го погледна, му стана мило и му

рече: "Едно ти недовтасува: оди, продај сè што
имаш, и раздај им го на сиромасите, па ќе
имаш богатство на небото! И дојди, следи Ме!"
22 А тој се натажи од овие зборови и си
замина нажален, зашто имаше многу имот.
23 Исус погледна наоколу и им рече на
учениците: "Колку е тешко богатите да влезат
во Божјото царство!"
24 А тие се вчудовидоа од Неговите зборови.
Но Исус пак проговори и им рече: "Чеда,
колку е тешко да се влезе во Божјото царство!
25 Полесно ѝ е на камилата да се протне низ
иглени уши, отколку богат да влезе во
Божјото царство!"
26 А тие се зачудија уште повеќе, велејќи си
еден на друг: "Тогаш, кој може да биде
спасен?"
27 Исус ги погледна и им рече: "За луѓето тоа
е невозможно, но не и за Бог, зашто со Бог сè
е можно!"
28 Петар почна да Му зборува: "Гледај, ние
оставивме сè и тргнавме по Тебе!"
29 Но Исус, пак, одговори, велејќи: "Вистина
ви велам: нема никој, кој ќе остави куќа или
браќа, или сестри, или мајка или татко, или
деца, или ниви, заради Мене и заради
Евангелието, 30 а да не прими, сега стократно,
во ова време: куќи, и браќа, и сестри, и мајки, и
деца и ниви - со прогонства - а во идниот век,
вечен живот. 31 Но мнозина први ќе бидат
последни, а последните - први."

### Исус ќе воскресне од мртвите
(Мт.20:17-19; Лк.18:31-34)

32 Кога одеа по патот, искачувајќи се кон
Ерусалим, Исус одеше пред нив, а тие беа
вџашени, додека оние кои Го следеа беа
исплашени. И пак ги одвои дванаесеттемина и
почна да им раскажува што ќе Му се случи:
33 "Еве, одиме горе во Ерусалим и Синот
Човеков ќе им биде предаден на
првосвештениците и на закониците и тие ќе Го
осудат на смрт и ќе Го предадат на неевреите;
34 и ќе Му се ругаат, ќе Го плукаат, ќе Го
камшикуваат и ќе Го убијат, а Тој по три дена
ќе воскресне."

**Јаков и Јован бараат посебни места**
(Мт.20:20-28)
35 И Му пристапија Јаков и Јован, Зебедеевите
синови, и Му рекоа: "Учителе, сакаме да
направиш за нас сè што ќе побараме од Тебе."
36 А Тој ги праша: "Што сакате да направам
за вас?"
37 Тие пак Му рекоа: "Дозволи ни да седнеме
еден оддесно, а друг одлево до Тебе во Твојата
слава!"
38 А Исус им рече: "Не знаете што барате!
Можете ли да ја пиете чашата што Јас ја пијам
или да бидете крштавани со крштавањето со
кое Јас сум крштаван?"
39 Тие Му одговорија: "Можеме!"
Но Исус им рече: "Ќе ја пиете чашата што
Јас ја пијам и ќе бидете крштавани со
крштавањето со кое Јас се крштавам; 40 но да се
седне оддесно или одлево до Мене, тоа не го
дозволувам Јас, а ќе им се дозволи на оние за
кои е приготвено."
41 А десеттемина кога чуја, почнаа да
негодуваат против Јаков и Јован. 42 Но Исус ги
повика кај Себе и им рече: "Знаете дека оние
што се сметаат за владетели на народите -
господарат над нив; и дека нивните големци
имаат власт над нив. 43 Но меѓу вас не е така.
Кој сака да биде голем меѓу вас нека ви биде
слуга! 44 А кој сака да биде прв меѓу вас, нека
ви биде слуга на сите, 45 зашто и Синот Човеков
не дојде да Му служат, туку да служи и да ја
даде Својата душа за откуп на мнозина!"

**Исцелувањето на слепиот Бартимеј**
(Мт.20:29-34; Лк.18:35-43)
46 И дојдоа во Ерихон. А кога излегуваше од
Ерихон со Своите ученици и со едночудо луѓе,
Бартимеј, Тимеевиот син, слеп питач, седеше
крај патот. 47 И штом чу дека тоа е Исус
Назареќанецот почна да вика, велејќи: "Исусе,
сине Давидов, смилувај ми се!"
48 А мнозина му се закануваа да молчи, но тој
викаше уште посилно: "Сине Давидов,
смилувај ми се!"
49 Исус застана и рече: "Викнете го!"
И го викнаа слепиот и му рекоа: "Не плаши
се! Стани, те вика!" 50 А тој ја фрли својата
наметка, скокна и дојде кај Исус.

[51]Исус пак проговори: "Што сакаш да
направам за тебе?"
А слепиот Му одговори: "Учителе, да
прогледам!"
[52]Тогаш Исус му рече: "Оди си - твојата вера
те исцели!" И веднаш прогледа и тргна по
Него, следејќи Го Неговиот пат.

**Исус влегува во Ерусалим**
(Мт.21:1-11; Лк.19:28-40; Јвн.12:12-19)

**11** Кога се приближија до Ерусалим, во
Бетфагија и Бетанија, кај Маслиновата
Гора, Исус испрати двајца Свои ученици, [2]и им
рече: "Појдете во селоно што е пред вас и
штом ќе влезете во него, ќе најдете врзано
магаренце, на кое уште никој не јавал.
Одврзете го и доведете го! [3]И ако некој ве
праша: 'Зошто го правите тоа?', речете: 'Му
треба на Господ', и тој веднаш ќе го прати
тука."
[4]И отидоа и го најдоа магаренцето врзано до
вратата, надвор крај патот, и го одврзаа. [5]А
некои од оние што стоеја таму им рекоа: "Што
правите? Зошто го одврзувате магаренцето?"
[6]А овие им одговорија како што им рече Исус,
и тие ги пуштија. [7]Го доведоа магаренцето кај
Исус, ги ставија своите облеки врз него, и Тој
седна над нив. [8]А мнозина ги постилаа своите
облеки по патот, а други, пак, фрлаа гранчиња,
што ги сечеа по нивите. [9]А тие кои одеа пред
Него и по Него, извикуваа:

"Осана!"
"Благословен е Оној
Кој доаѓа во Господовото име!"
[10]"Благословено е царството
на нашиот татко Давид, кое доаѓа!"
"Осана во височините!"

[11]И влезе во Ерусалим, во Храмот, и штом
разгледа сè, бидејќи веќе беше доцна, отиде со
дванаесеттемина во Бетанија.

**Неплодната смоква**
(Мт.21:18,19)

[12]А утредента, кога излегоа од Бетанија, Тој
огладне [13]и оддалеку виде една смоква,

разлистена, па тргна кон неа, не ќе најде ли
нешто, а кога втаса, не најде ништо освен
лисја, зашто уште не беше време за смокви.
14 Тогаш проговори и ѝ рече: "Отсега довека
никој да не касне плод од тебе!" А Неговите
ученици слушаа.

### Исус го чисти Храмот

(Мт.21:12-17; Лк.19:45-48; Јвн.2:13-22)

15 Потоа пак дојдоа во Ерусалим, и кога влезе
во Храмот почна да ги брка сите што купуваа и
продаваа во Храмот. И им ги преврте масите
на менувачите на пари и тезгите на
продавачите на гулаби. 16 И не дозволуваше
некој да носи каков-годе сад низ Храмот.
17 Потоа ги поучуваше, велејќи им: "Не е ли
напишано:

'Мојот дом ќе се нарече
Дом на молитва за сите народи?'

А вие направивте од него разбојничко дувло!"

18 А првосвештениците и законите го чуја
тоа, и бараа начин да Го погубат, зашто се
плашеа од Него, додека сиот народ беше
восхитен од Неговото учење.

19 А кога се стемни, Тој излезе од градот.

### "Имајте вера во Бог"

(Мт.21:20-22)

20 Утрото кога поминуваа, ја видоа смоквата
исушена од корен. 21 Петар се сети и Му рече:
"Учителе, погледни! Се исушила смокваа што
ја проколна!"

22 Исус одговори, велејќи: "Имајте вера во
Бог! 23 Вистина ви велам, ако некој ѝ рече на
оваа гора: 'Дигни се и фрли се во морето', а не
се посомнева во своето срце, туку верува дека
ќе се збидне она што го рекол, така и ќе биде.
24 Затоа ви велам: сѐ што ќе побарате во
молитва, верувајте дека го примивте, и ќе ви се
збиде. 25 И кога сте на молитва, простете ако
имате нешто против некого, па и вашиот
Татко, Кој е на небесата, да ви ги прости
вашите гревови. 26 Ако пак не проштавате, и
вашиот Татко, Кој е на небесата, нема да ви ги
прости вашите гревови."

**Исусовата власт**
(Мт.21:23-27; Лк.20:1-8)
27 Потоа пак дојдоа во Ерусалим, и кога одеше
низ Храмот, дојдоа кај Него
првосвештениците, законициите и старешините,
28 и Му рекоа: "Со каква власт го правиш ова и
Кој Ти ја даде таа власт да го правиш тоа?"
29 А Исус им рече: "Ќе ве прашам нешто, а
вие одговорете Ми, па ќе ви кажам со каква
власт го правам ова. 30 Јовановото крштавање,
од небото ли беше или од луѓето? Одговорете
Ми!"
31 А тие расправаа меѓу себе: "Ако кажеме од
небото, ќе ни рече: 'Зошто тогаш не му
поверувавте?' 32 А што ако речеме, 'од
луѓето'?" Се плашеа од народот, зашто сите
сметаа дека Јован беше навистина пророк.
33 Му одговорија на Исус, велејќи: "Не
знаеме!"
А Исус им рече: "Ни Јас не ви кажувам со
каква власт го правам ова."

**Споредбата за лозјето и лозарите**
(Мт.21:33-46; Лк.20:9-19)

12 И почна да им говори во споредби:
"Еден човек насади лозје, го загради со
плет, ископа место за гмечало, изгради кула и
го даде под наем на лозарите, па замина. 2 А
кога дојде време, испрати слуга кај лозарите да
прими од нив дел од плодот на лозјето. 3 Но тие
го фатија, го претепаа и го пуштија со празни
раце. 4 И пак им испрати друг слуга, а овега го
ранија во главата и го навредуваа. 5 Тој испрати
и трет, а него го убија; така се случи и со
мнозина други: едни претепаа, а други убија.
6 Имаше тој и син кој му беше многу милен.
Него го испрати последен кај нив, велејќи: 'Ќе
имаат почит спрема мојот син!'
7 Но, лозарите си рекоа меѓу себе: 'Овој е
наследникот! Ајде да го убиеме и наследството
ќе биде наше.' 8 И го фатија, го убија и го
исфрлија надвор од лозјето.
9 И така, што ќе направи сега господарот на
лозјето? Ќе дојде и ќе ги погуби лозарите, а
лозјето ќе го даде на други.
10 Зар не сте ги прочитале овие зборови во
Писмото:

'Каменот што го отфрлија ѕидарите,
стана темелен камен;
11 тоа е од Господ
и прекрасно е во нашите очи!"

12 А тие демнеа да Го фатат, но се плашеа од
народот, зашто разбраа дека за нив ја кажа таа
споредба. И така, Го оставија и си отидоа.

**Исус и данокот**
(Мт.22:15-22; Лк.20:20-26)

13 Тогаш испратија некои од фарисеите и
иродовците, за да Го фатат за збор. 14 Тие
дојдоа и Му рекоа: "Учителе, знаеме дека ја
зборуваш вистината и дека не се плашиш од
никого, зашто не гледаш кој е кој, туку
вистинито поучуваш за Божјиот пат. Треба ли
да му се дава данок на цезарот или не? Да
даваме или да не даваме?"
15 А Тој, знаејќи го нивното лицемерство, им
рече: "Зошто Ме искушувате? Донесете ми да
видам еден денариј!" 16 А тие Му донесоа. И им
рече: "Чиј е овој лик и натпис?"
Тие рекоа: "На цезарот."
17 Исус им рече: "Дајте му го цезаревото на
цезарот, а Божјото на Бог." И тие Му се
восхитуваа.

**Животот по воскреснувањето**
(Мт.22:23-33; Лк.20:27-40)

18 Дојдоа кај Него садукеите, кои велат дека
нема воскресение, па Го прашаа, велејќи:
19 "Учителе, Мојсеј ни напиша: 'Ако некому
умре брат и остави жена, а не остави потомок,
неговиот брат да ја земе жена му и да му
воздигне потомство на својот брат.' 20 Беа
седуммина браќа. Првиот ја зеде жената и
умре, а не остави потомок. 21 И вториот ја зеде
и умре, а не остави потомок. И третиот исто
така. 22 Седумтемина не оставија потомство. А
по сите умре и жената. 23 По воскресението,
кога ќе воскреснат, на кого од нив ќе му
припадне жената, зашто седумтемина ја имаа
за жена?"
24 Исус им рече: "Зарем не грешите, затоа
што не ги знаете ни Писмата, ниту Божјата
сила? 25 Кога ќе воскреснат од мртвите, ниту ќе
се женат, ниту ќе се мажат, туку ќе бидат како

ангелите на небото. 26 А за мртвите, дека ќе
воскреснат, не читавте ли во Мојсеевата книга
како Бог му рече кај капината: 'Јас Сум Богот
на Авраам, Богот на Исак и Богот на Јаков'?
27 Тој не е Бог на мртвите, туку на живите! Во
заблуда сте!"

**Најголемата заповед**
(Мт.22:34-40; Лк.10:25-28)

28 Пристапи еден од закониците, кој чу како се
препираат, а знаејќи дека им одговори добро,
Го праша: "Која е прва од сите заповеди?"
29 Исус одговори: 'Првата е: 'Слушај, о
Израеле: Господ, нашиот Бог, е единствен
Господ, 30 и љуби Го Господ својот Бог со сето
свое срце, со сета своја душа, со сиот свој
разум и со сета своја сила!' 31 А ова е втората:
'Љуби го својот ближен како себеси!' Друга
заповед, поголема од овие, нема."
32 А законикот Му рече: "Точно, Учителе! Ја
кажа вистината дека Бог е еден, и нема друг
освен Него, 33 и да Го љубиш Него со сето срце,
со сиот разум и со сета сила, и да го љубиш
ближниот како себеси - тоа е многу повеќе од
сите жртви паленици и приноси."
34 А Исус кога виде дека одговори разумно,
му рече: "Не си далеку од Божјото царство." И
никој повеќе не се осмели да Го праша.

**Давидовиот Господ**
(Мт.22:41-46; Лк.20:41-44)

35 Потоа Исус зборуваше, поучувајќи во
Храмот: "Зошто велат закониците дека
Христос е Давидов Син? 36 Самиот Давид рече
преку Светиот Дух:

'Му рече Господ на мојот Господ:
- Седни од Мојата десна страна,
додека не ги соборам
Твоите непријатели под нозете Твои.'

37 Самиот Давид Го нарекува Него 'Господ' -
како може тогаш да му биде син?" И многу
народ Го слушаше со задоволство.

**Исус ги осудува закониците**
(Мт.23:1-36; Лк.10:45-47)

38 А во Својата поука рече: "Чувајте се од

законициите, кои сакаат да одат во долги облеки;
да бидат поздравувани по пазариштата; [39]да
имаат први места во синагогите, и почесни
места на гоштавките, [40]кои ги подјадуваат
домовите на вдовиците, и навидум долго се
молат - тие ќе бидат судени построго!"

**Прилогот на вдовицата**
(Лк.21:1-4)

[41]И Тој седна спроти ковчежето за прилози и
гледаше како народот пушта пари во него, а
мнозина богати пуштаа многу. [42]Потоа дојде
една бедна вдовица и пушти внатре две
парички, односно еден кодрант.
[43]Тогаш ги повика Своите ученици и им
рече: "Вистина ви велам, дека беднава вдовица
даде повеќе од сите што пуштаа во ковчежето.
[44]Зашто сите одделија од тоа што им е
премногу, а таа од својата немаштина - пушти
сè што имаше за живеачка."

**Разурнувањето на Храмот и последните денови**
(Мт.24:1,2; Лк.21:5-6)

**13** И кога излегуваше од Храмот, еден од
Неговите ученици Му рече: "Учителе!
Гледај - какви прекрасни камења и какви
зданија!"
[2]А Исус му рече: "Ги гледаш ли овие големи
градби? Нема да остане камен на камен, што
не ќе биде разурнат."

**Претстојните страдања**
(Мт.24:3-14; Лк.21:7-19)

[3]И кога седеше на Маслиновата Гора, спроти
Храмот, Петар, Јаков, Јован и Андреј Го
прашаа насамо: [4]"Кажи ни кога ќе се случи
тоа, и каков ќе биде знакот кога сето тоа ќе се
исполни?"
[5]А Исус почна да им зборува: "Внимавајте
некој да не ве измами! [6]Мнозина ќе дојдат во
Мое име и ќе речат: 'Јас Сум' - и ќе измамат
многумина. [7]А кога ќе чуете за војни и гласови
за војни, не плашете се! Зашто така треба да
биде, но тоа уште не е крајот; [8]зашто ќе се
крене народ против народ и царство против
царство, ќе има земјотреси на разни места, и ќе
има глад. Тоа е почетокот на породилните
болки.

[9]Но вие, чувајте се! Ќе ве предаваат на
судовите и ќе ве тепаат во синагогите, пред
управници и цареви ќе стоите поради Мене,
ним за сведоштво. [10]Најнапред Евангелието
треба да им биде проповедано на сите народи.
[11]А кога ќе ве поведат и ве предадат, не
грижете се однапред што ќе зборувате; туку
она што ќе ви биде дадено во тој час,
зборувајте го тоа, зашто нема да зборувате
вие, туку Светиот Дух.
[12]И брат братот свој ќе го предаде на смрт, и
татко - своето чедо. И децата ќе станат против
родителите и ќе ги убиваат. [13]И сите ќе ве
мразат заради Мене, а оној што ќе истрае
докрај, ќе биде спасен.

**Големите маки**
(Мт.24:15-28; Лк.21:20-24)

[14]А кога ќе видите дека гнасното
опустошување стои таму каде што не треба,
кој чита, нека разбере, тогаш оние што се во
Јудеја нека бегаат по горите! [15]Кој е на покрив,
нека не слегува и нека не влегува да земе
нешто од својата куќа; [16]а кој е в поле, нека не
се враќа да го земе своето наметало. [17]Тешко
им на бремените жени и на доилките во тие
дни! [18]Молете се, тоа да не биде зиме! [19]Зашто
во тие дни ќе има невола каква што немало од
почетокот на Божјото создавање, ниту пак ќе
има. [20]И ако Господ не ги скуси тие дни, не ќе
се спаси ниту еден човек, но заради избраните,
што Тој ги избра, ќе ги скрати дните. [21]И ако
некој ви рече тогаш: 'Еве, тука е Христос! Ене,
таму е!', не верувајте; [22]зашто ќе се појават
лажни христоси и лажни пророци и ќе покажат
чудотворни знаци и чуда, за да ги измамат
избраните, ако е можно. [23]А вие внимавајте!
Ете, однапред ви кажав сè!"

**Исус повторно доаѓа**
(Мт.24:29-31; Лк.21:25-28)

[24]"Во тие дни, по тие неволи, сонцето ќе
потемни и месечината нема да ја дава својата
светлина, [25]ѕвездите ќе паѓаат од небото и
небесните сили ќе се разнишаат.
[26]И тогаш ќе Го видат Синот Човеков како
доаѓа на облаци, со голема сила и слава.
[27]Тогаш Тој ќе ги испрати ангелите и ќе ги

собере Своите избрани од четирите ветра, од
крајот на земјата до крајот на небото.”

**Споредбата за смоквата**
(Мт.24:32-35; Лк.21:29-33)

28”А од смоквата научете ја оваа споредба:
кога нејзината гранка ќе омекне и разлисти,
знаете дека летото е близу. 29Така и вие, кога
ќе видите дека се случува ова, знајте дека Тој е
близу, пред врата. 30Вистина ви велам, ова
поколение нема да мине додека сето ова не се
збидне. 31Небото и земјата ќе поминат, но
Моите зборови нема да поминат.”

**Времето на Христовото доаѓање не е познато**
(Мт.24:36-44)

32”А за оној ден и час, никој не знае: ни
ангелите на небото, ниту Синот, туку само
Таткото.” 33”Бдејте и молете се! Зашто не
знаете, кога ќе биде времето! 34Тоа е како
човек, кој тргнувајќи на пат го остава својот
дом и ги овластува своите слуги, секому
определувајќи му ја работата, а на вратарот му
наредува да бдее.

35И така, бдејте, зашто не знаете кога ќе
дојде господарот на домот: приквечер или на
полноќ, кога петлите ќе пропеат или наутро,
36за да не дојде одненадеж и да ве најде
заспани. 37А она што ви го зборувам вам, на
сите им го зборувам: бдејте!”

**Заговор против Исус**
(Мт.26:1-5; Лк.22:1,2; Јвн.11:45-53)

**14** Два дни пред Пасхата и празникот на
Бесквасните лебови, првосвештениците
и закониците размислуваа како да Го фатат на
измама и да Го убијат, 2арно ама зборуваа: ”Не
на празникот, за да не се побуни народот.”

**Помазанието во Бетанија**
(Мт.26:6-13; Јвн.12:1-8)

3И кога беше во Бетанија, во куќата на Симон
лепрозниот, додека беше прилегнат крај
трпезата, дојде една жена, која носеше сад од
алабастер, со чисто скапоцено нардово миро.
Таа го скрши садот од алабастер и го излеа
мирото врз Неговата глава.

4А некои негодуваа, говорејќи меѓу себе:

"Зошто мирото вака се растура! [5]Мирото
можеше да биде продадено за повеќе од триста
денарии и да им се дадат на сиромасите!" Така
негодуваа против неа.
[6]Но Исус рече: "Оставете ја! Зошто ѝ
додевате? Таа Ми направи добро дело.
[7]Бидејќи сиромасите ги имате секогаш со вас,
можете да им правите добро кога ќе посакате,
а Мене Ме немате секогаш. [8]Тоа што можеше,
таа го стори: Го помаза Моето тело за
погребување. [9]И вистина ви велам, каде и да
биде проповедано Евангелието, по целиот
свет, ќе се раскажува што направи таа, во
нејзин спомен."

**Јудиното предавство**
(Мт.26:14-16; Лк.22:3-6)

[10]А Јуда Искариот, еден од дванаесеттемина,
отиде кај првосвештениците, за да им Го
предаде. [11]Тие, кога го чуја тоа, се зарадуваа и
му ветија да му дадат сребреници. А тој
бараше згодна можност за да Го предаде.

**Пасхалната вечера**
(Мт.26:17-25; Лк.22:7-14, 21-23; Јвн.13:21-30)

[12]А во првиот ден на Бесквасните лебови, кога
колеа за Пасхата, Неговите ученици Му рекоа:
"Каде сакаш да појдеме и да приготвиме за да ја
јадеш Пасхата?"
[13]Тој испрати двајца од Своите ученици и им
рече: "Појдете во градот и ќе ве сретне човек
кој носи вода во стомна. Одете по него, [14]и
каде што ќе влезе речете му на домаќинот:
'Учителот праша: "Каде е Мојата гостинска
соба, каде што ќе ја јадам Пасхата со Моите
ученици?"' [15]И тој ќе ви покаже суредена
голема горна соба. Пригответе ни таму!"
[16]Неговите ученици излегоа и отидоа во
градот, и најдоа како што Тој им беше рекол,
па ја приготвија Пасхата.
[17]А кога се свечери, дојде со дванаесеттемина.
[18]И кога беа испоседнати крај трпезата и јадеа,
Исус им рече: "Вистина ви велам, еден од вас,
којшто јаде со Мене, ќе Ме предаде."
[19]Тие се нажалија и почнаа да Му велат еден
по еден: "Да не сум јас?"
[20]А Тој им рече: "Еден е од дванаесеттемина,
кој макна од Мојава чинија. [21]Синот Човеков

си оди, како што е напишано за Него, но
тешко му на тој човек, преку кого Синот
Човеков ќе биде предаден. За тој човек
подобро ќе беше да не се родил."

**Господовата вечера**
(Мт.26:26-30; Лк.22:15-20; 1.Кор.11:23-25)

22 И кога јадеа, зеде леб, благослови, го
раскрши, им го раздаде и рече: "Земете, ова е
Моето тело."
23 Ја зеде чашата, заблагодари и им ја даде, и
сите пиеја од неа.
24 И им рече: "Ова е Мојата крв на Заветот,
која е пролеана за мнозина. 25 Вистина ви
велам: не ќе пијам веќе од лозовиот плод сè до
оној ден кога ќе пијам од новиот во Божјото
царство."
26 И откако испеаја песна, излегоа на
Маслиновата Гора.

**Навестување на Петровото откажување**
(Мт.26:31-35; Лк.22:31-34; Јвн.13:36-38)

27 Исус им рече:

"Сите ќе се соблазните,
зашто е напишано:
- Ќе го удрам пастирот,
и овците ќе се разбегаат.'

28 А по Моето воскресение, пред вас ќе отидам
во Галилеја."
29 Петар Му рече: "И ако сите се соблазнат,
јас не ќе го сторам тоа."
30 Исус му рече: "Вистина ти велам дека
денес, ноќеска, пред петелот да запее двапати,
ти трипати ќе се откажеш од Мене."
31 Но тој уште поупорно зборуваше: "Ако
треба и да умрам со Тебе, нема да се откажам
од Тебе!" И сите го велеа истото.

**Исус во Гетсеманија**
(Мт.26:36-46; Лк.22:39-46)

32 Потоа дојдоа до местото, по име Гетсеманија,
па им рече на Своите ученици: "Седете тука,
додека се молам!" 33 И ги зеде со Себе: Петар,
Јаков и Јован, и Го обзеде тага и голема мака.
34 И им рече: "Мојата душа е нажалена до смрт;
останете тука и бдејте!"

[35]И отиде малку подалеку, падна ничкум
наземи и се молеше, ако е можно, да Го одмине
тој час, [36]и велеше: "Аба, Татко! За Тебе сè е
можно. Тргни ја од Мене оваа чаша! Но, не
како Јас што сакам, туку како што сакаш Ти!"
[37]И дојде и ги најде како спијат, и му рече на
Петар: "Симоне, спиеш ли? Не можете ли да
бдеете еден час? [38]Бдејте и молете се, за да не
паднете во искушение! Духот е бодар, но
телото е немоќно."
[39]И пак отиде, и се помоли, изговарајќи ги
истите зборови. [40]Кога се врати, пак ги најде
како спијат, зашто очите им беа натежнале, и
не знаеја што да му одговорат.
[41]Дојде и по третпат и им рече: "Сè уште
спиете и почивате?" Доста е, дојде часот! Еве,
Го предаваат Синот Човеков во раце на
грешници. [42]Станете, да одиме! Еве, наближува
Мојот предавник!"

### Исусовото фаќање

(Мт.26:47-56; Лк.22:47-53; Јвн.18:2-12)

[43]И веднаш, додека Тој уште зборуваше, дојде
Јуда - еден од дванаесеттемина, и со него
мнозина, со мечови и со стапови, пратени од
првосвештениците, законодавците и старешините.
[44]А Неговиот предавник им беше дал знак,
велејќи: "Оној што ќе Го целивам, Тој е, Него
фатете Го и одведете Го под стража." [45]И кога
дојде, веднаш Му пристапи и рече: "Раби!" И
забележливо Го целива. [46]А тие ставија раце на
Него и Го фатија. [47]Еден од оние што стоеја
таму го извлече мечот и го удри слугата на
првосвештеникот, отсекувајќи му го увото.
[48]Исус пак одговори, велејќи им: "Излеговте
како пред разбојник, со мечови и стапови, за да
Ме фатите! [49]Секој ден бев со вас во Храмот и
поучував, а не Ме фативте. Но, ова се случи за
да се исполнат Писмата!" [50]Тогаш, сите Го
оставија и се разбегаа.
[51]А по Него одеше еден млад човек,
наметнат со платно на голото тело, и го
зграпчија; [52]но тој го остави платното и избега
гол од нив.

### Исус пред Кајафа

(Мт.26:57-68; Лк.22:54,63-71; Јвн.18:13,14,19-24)

[53]Го одведоа Исус кај врховниот свештеник, и

се собраа сите првосвештеници, старешини и
законици. [54]А Петар Го следеше оддалеку, сè
до влегувањето во дворот на врховниот
свештеник. Тука седна со слугите и се грееше
крај огнот.

[55]А првосвештениците и целиот совет бараа
сведоштво против Исус, за да Го убијат, но не
најдоа. [56]Зашто мнозина сведочеа лажно
против Него, но сведоштвата не им се
совпаѓаа.

[57]Некои станаа и сведочеа лажно против
Него, велејќи: [58]"Ние Го чувме како зборува:
'Ќе го урнам овој ракотворен Храм и за три
дни ќе изградам друг - неракотворен.'" [59]Но, ни
така нивните сведоштва не се совпаѓаа.

[60]Тогаш врховниот свештеник стана на
средина и Го праша Исус, велејќи Му: "Ништо
ли нема да одговориш? Што сведочат овие
против Тебе?" [61]А Тој молчеше и ништо не
одговори.

Врховниот свештеник повторно Го праша:
"Ти ли си Христос, Синот на Благословениот?"

[62]А Исус рече: "Јас Сум; и ќе Го видите
Синот Човеков како седи оддесно на Силата и
како доаѓа со небесните облаци."

[63]Тогаш врховниот свештеник ја раскина
својата облека и рече: "Зошто ни се потребни
други сведоци? [64]Ја чувте хулата! Како ви
изгледа?"

А сите тие пресудија дека заслужува смрт.
[65]И некои почнаа да Го плукаат и да Му го
покриваат лицето, да Го удираат со тупаници и
да Му велат: "Проречи!" А присутните Го
удираа по образите.

**Петровото откажување**
(Мт.26:69-75; Лк.22:54-62; Јвн.18:15-18,25-27)

[66]Кога Петар беше долу, во дворот, дојде една
од слугинките на врховниот свештеник; [67]и
кога го виде Петар, како се грее, го погледна и
му рече: "И ти беше со Исус Назареќанецот!"

[68]Но тој одрече, велејќи: "Ниту знам, ниту
разбирам што зборуваш!" И излезе надвор во
предворјето.

[69]А слугинката го виде и почна пак да им
зборува на оние, кои стоеја таму: "И овој е
еден од нив!" [70]А тој повторно одрече.

Подоцна, оние, кои стоеја таму, пак му рекоа

на Петар: "Навистина си еден од нив, зашто и
ти си Галилеец."
71 А тој почна да проколнува и се заколна:
"Не Го познавам човекот за Кого зборувате."
72 И веднаш петелот запеа вторпат. А Петар
се сети на зборовите што му ги рече Исус:
"Пред петелот да запее двапати, трипати ќе се
откажеш од Мене." И кога помисли на тоа,
заплака.

### Исус пред Пилат

(Мт.27:1,2,11-14; Лк.23:1-5; Јвн.18:28-38)

**15** А во мугрите, првосвештениците,
старешините, закониците и целиот
Совет Го врзаа Исуса, Го одведоа и му Го
предадоа на Пилат.
2 А Пилат Го праша: "Ти ли си Царот на
Евреите?"
А Тој му одговори, велејќи: "Така е како
што велиш!"
3 Првосвештениците Го обвинуваа за многу
работи. 4 Пилат пак Го праша: "Ништо ли не
одговараш? Гледај за колку многу работи те
обвинуваат!"
5 Но Исус веќе ништо не одговараше, па
Пилат се чудеше.

### Исус осуден на смрт

(Мт.27:15-26; Лк.23:13-25; Јвн.18:39-19:16)

6 А на секој празник тој им ослободуваше по
еден затвореник, кого ќе го побараа. 7 Таму
беше и еден по име Бараба, кој беше окован
заедно со други бунтовници, кои во еден бунт
беа извршиле убиство. 8 И народот извика
гласно и почна да го моли да го направи она
што секогаш го правел.
9 А Пилат им одговори, велејќи: "Сакате ли
да ви Го ослободам Царот на Евреите?",
10 зашто знаеше дека првосвештениците Го
предадоа од завист. 11 Но првосвештениците го
наговорија народот дека е подобро да им го
пушти Бараба.
12 Пилат, пак, одговори, велејќи: "Тогаш, што
да направам со Оној, Кого Го викате Цар на
Евреите?"
13 А тие повторно извикуваа: "Распни Го!"
14 Пилат пак им рече: "Какво зло сторил?"
Но тие уште погромко извикуваа: "Распни Го!"

[15]Тогаш Пилат, сакајќи да ја задоволи
толпата, го ослободи Бараба, а Исус, откако
Го камшикуваа, Го предаде да биде распнат.

**Војниците му се потсмеваат на Исус**
(Мт.27:27-31; Јвн.19:2,3)

[16]Војниците Го одведоа во дворот, односно во
преторијата, и ја собраа целата чета. [17]Му
облекоа пурпурна наметка, сплетоа и Му
ставија венец од трње, [18]и почнаа да Го
поздравуваат: "Биди поздравен, Цару
еврејски!" [19]И Го удираа со трска по главата,
Го плукаа и паѓајќи на колена, Му
метанисуваа. [20]А кога Му се изнаругаа, ја
соблекоа од Него пурпурната наметка и Му ја
облекоа Неговата облека, и Го поведоа да Го
распнат.

**Исус е распнат**
(Мт.27:32-44; Лк.23:26-43; Јвн.19:17-27)

[21]И натераа еден минувач, Симон од Киринеја,
татко на Александар и Руф, кој се враќаше од
полето, да го носи Неговиот крст. [22]И Го
доведоа на местото Голгота, што значи Место
на черепи. [23]И Му даваа вино со смирна, но Тој
не прими. [24]Потоа Го распнаа и ја поделија
Неговата наметка, фрлајќи жрепка за неа - кој
што да земе.

[25]А беше третиот час, кога Го распнаа. [26]И
имаше напишано натпис, што ја означуваше
Неговата вина: "ЦАРОТ НА ЕВРЕИТЕ." [27]И
со Него распнаа двајца разбојници; еден
оддесно, а еден одлево. [28]И се исполни
Писмото кое вели: "И Го вброија меѓу
злосторници." [29]А минувачите Му се ругаа,
вртејќи со своите глави, велејќи: "Еј! Ти што
го уриваш Храмот и го изградуваш за три дни,
[30]спаси Се Себеси и слези од крстот!"

[31]Слично се подбиваа првосвештениците,
заедно со закониците, говорејќи еден на друг:
"Другите ги спаси, а Себеси не може да се
спаси! [32]Христос - Царот на Израел! Нека
слезе сега од крстот, та да видиме и да
поверуваме!" Го навредуваа и тие што беа
распнати со Него.

### Исусовата смрт

(Мт.27:45-56; Лк.23:44-49; Јвн.19:28-30)

33 А во шестиот час, настана темнина по сета
земја, сè до деветтиот час. 34 А во деветтиот
час, Исус извика со силен глас: "Елои, Елои,
Лама Сабахтани!"- што значи: "Боже мој,
Боже мој, зошто Ме напушти!"
35 Штом го чуја тоа, некои од тие што стоеја
таму, рекоа: "Ете, го вика Илија!"
36 И еден отрча и натопи сунѓер во оцет, го
надена на трска и Му даде да пие, велејќи:
"Оставете Го да видиме дали ќе дојде Илија да
Го симне!"
37 Исус извика со силен глас и издивна.
38 А завесата во светилиштето се расцепи
надве, озгора додолу. 39 А кога виде стотникот,
кој стоеше спроти Него дека издивна, рече:
"Навистина, Овој човек беше Божјиот Син!"
40 А оддалеку гледаа и жени, меѓу кои беше
Марија од Магдала, Марија мајката на Јаков
малиот и на Јосиј, и Салома, 41 кои одеа по
Него кога беше во Галилеја, Го следеа и Му
служеа, и многу други, кои дојдоа со Него во
Ерусалим.

### Јосиф од Ариматеја

(Мт.27:57-61; Лк.23:50-56; Јвн.19:38-42)

42 А кога веќе се свечери, бидејќи беше време
за подготовка, односно ден спроти Сабат,
43 дојде Јосиф од Ариматеја, почитуван
советник, кој и самиот го чекаше Божјото
царство, се осмели и влезе кај Пилат и го
побара Исусовото тело. 44 А Пилат се зачуди
дека веќе починал, па го повика стотникот и го
праша дали е одамна починат. 45 А штом дозна
од стотникот, му го даде мртвото тело на
Јосиф. 46 Тој купи ленено платно, Го симна, Го
завитка во платното и Го положи в гроб, што
беше издлабен во карпа, и навали камен пред
влезот на гробот. 47 А Марија од Магдала и
Марија мајката на Јосиј видоа каде Го
положија.

### Исус воскресна

(Мт.28:1-8; Лк.24:1-12; Јвн.20:1-10)

**16** Кога помина саботниот ден, Марија од
Магдала, Марија мајката на Јаков и
Салома, купија мириси за да отидат и да Му

извршат помазание. [2]А во мугрите, во првиот
ден на седмицата, дојдоа до гробот на
изгрејсонце, [3]и си зборуваа меѓу себе: "Кој ќе
ни го помести каменот од влезот на гробот?"
[4]А кога погледнаа, видоа дека каменот е
поместен, иако беше многу голем. [5]А штом
влегоа во гробот, видоа млад човек во долга
бела облека, како седи оддесно и се
вчудовидоа.
[6]Но тој им рече: "Не чудете се! Вие Го
барате Исус Назареќанецот, Кој беше распнат.
Тој воскресна! Не е тука! Еве го местото каде
што Го положија. [7]Туку, одете и кажете им на
Неговите ученици, и на Петар, 'Тој оди пред
вас во Галилеја. Таму ќе Го видите, како што
ви рече.'"
[8]А тие излегоа и побегнаа од гробот, зашто
ги опфати страв и трепет. И никому ништо не
рекоа, бидејќи се плашеа.

**Исус ѝ се јавува на Марија од Магдала**
(Мт.28:1-10; Јвн.20:11-18)

[9]А кога воскресна, рано во првиот ден на
седмицата, ѝ се јави прво на Марија од
Магдала, од која беше истерал седум демони.
[10]Таа отиде и им јави на оние што беа со Него,
кои тагуваа и плачеа. [11]А тие, кога чуја дека е
жив и дека таа Го видела, не поверуваа.

**Исус им се јавува на двајца ученици**
(Лк.24:13-35)

[12]Потоа им се јави во друг лик, на двајца од
нив, по патот, кога одеа надвор од градот. [13]И
тие отидоа и им јавија на другите, но и ним не
им поверуваа.

**Големото испраќање**
(Мт.28:16-20; Лк.24:36-49; Јвн.20:19-23; Дела 1:6-8)

[14]Најпосле им се јави и на единаесеттемина,
додека седеа крај трпезата, и ги прекори
заради нивното неверие и закоравеноста на
срцата, бидејќи не им поверуваа на оние што
Го видоа воскреснат.
[15]И им рече: "Одете по целиот свет и
проповедајте го Евангелието на секое
создание! [16]Кој ќе поверува и биде крстен, ќе
биде спасен, а кој не ќе поверува, ќе биде
осуден. [17]А овие чудотворни знаци ќе ги

придружуваат оние што поверувале: во Мое
име ќе истеруваат демони, ќе зборуваат нови
јазици, [18]ќе фаќаат змии, дури и ако испијат
нешто смртоносно - нема да им наштети; ќе
полагаат раце на болни, а тие ќе оздравуваат."

**Исусовото вознесение**
(Лк.24:50-53; Дела.1:9-11)

[19]А Господ Исус, откако им го рече тоа, се
вознесе на небото и седна десно од Бог. [20]А тие
излегоа и навестуваа насекаде; и Господ го
помагаше и го потврдуваше нивното слово со
чудотворни знаци, кои го следеа.

# Евангелие според Лука

**1** Откако мнозина почнаа да ги опишуваат
настаните што се случија меѓу нас, [2]како
што ни ги предадоа оние кои од почетокот беа
очевидци и служители на Словото, [3]ми се виде
добро, откако испитав сè подробно од
почетокот, да ти ги опишам по ред, честити
Теофиле, [4]за да ја разбереш веродостојноста
на она во коешто си бил поучуван.

**Раѓањето на Јован Крстителот**

[5]Во деновите на јудејскиот цар Ирод, беше
еден свештеник, по име Захарија, од Абиевиот
род, а тој имаше жена од Арооновите ќерки, по
име Елисавета. [6]Двајцата беа праведни пред
Бог, следејќи ги непорочно сите Господови
заповеди и повелби. [7]Немаа дете, зашто
Елисавета беше неплодна, а двајцата беа во
години.

[8]Еднаш, кога тој ја вршеше свештеничката
служба пред Бог, според редоследот на
неговиот чин, [9]според свештеничкиот обичај,
му се падна со жрепка да влезе во Господовиот
Храм и да покади. [10]За време на кадењето сиот
насобран народ се молеше надвор.

[11]Тогаш му се јави Господов ангел, стоејќи
оддесно на кадилниот жртвеник. [12]Кога го
виде, Захарија се збуни и страв го обзеде. [13]Но,

ангелот му рече: "Не плаши се, Захарија!
Молитвата ќе ти се исполни! Жена ти,
Елисавета, ќе роди син, кому треба да му го
дадеш името Јован. 14Ќе се радуваш и ќе се
веселиш, и мнозина ќе се зарадуваат на
неговото раѓање, 15зашто ќе биде велик пред
Господ - не ќе пие ни вино, ниту опојни
пијалаци. Ќе се исполни со Светиот Дух уште
во утробата на својата мајка, 16и многу
израелови синови ќе обрати кон Господ,
нивниот Бог. 17Тој ќе врви пред Него во духот
и силата на Илија, за да ги обрати срцата на
татковците спрема децата, а непокорните
спрема мудроста на праведниците, и да
подготви луѓе кои се спремни за Господ."

18А Захарија му рече на ангелот: "По што ќе
го познаам тоа? Јас сум стар, а и жена ми е во
поодминати години!"

19Ангелот одговори, велејќи: "Јас сум
Гаврил, кој стои пред Бог, а испратен сум да
зборувам со тебе и да ти ја донесам оваа
радосна вест. 20Ете, ќе онемиш и не ќе можеш
да зборуваш до денот кога ќе се збидне ова,
затоа што не им поверува на моите зборови,
што ќе се исполнат кога ќе дојде времето."

21А луѓето го чекаа Захарија и се чудеа
зошто толку долго се задржа во Храмот.
22Кога излезе, не можеше да им зборува и тие
сфатија дека имал видение во Храмот. А тој им
даваше знаци и остана нем.

23И кога завршија деновите на неговата
служба, се врати во својот дом. 24А по тие дни,
жена му Елисавета зачна та се криеше пет
месеци, велејќи: 25"Ова го стори Господ во
деновите кога погледна на мене, за да го
отстрани мојот срам меѓу луѓето."

## Ангел ѝ се јавува на Марија

26А во шестиот месец, Бог го испрати ангелот
Гаврил во галилејскиот град што се викаше
Назарет, 27кај девица, свршена за маж по име
Јосиф, од Давидовиот дом. Името пак на
девицата беше Марија. 28И кога ангелот дојде
кај неа, ѝ рече: "Радувај се љубима! Господ е со
тебе, благословена си меѓу жените!

29Таа се уплаши од овие зборови и
размислуваше каков поздрав може да биде
тоа? 30Тогаш ангелот ѝ рече: "Не плаши се

Маријо, зашто најде милост кај Бог. 31Ете, ќе
зачнеш и ќе родиш Син, и ќе Му го дадеш
името Исус. 32Тој ќе биде велик и ќе се нарече
Син на Севишниот. И Господ Бог ќе Му го
даде престолот на Давид, Неговиот татко. 33Тој
ќе царува над Јакововиот дом довека, и
Неговото царство не ќе има крај."

34А Марија му рече на ангелот: "Како ќе
биде тоа, кога не знам за маж?"

35Ангелот одговори, велејќи ѝ: "Светиот Дух
ќе дојде на тебе и силата на Севишниот ќе те
осени; затоа Светото дете кое ќе биде родено -
ќе се нарече Божји Син. 36Види, твојата
роднина Елисавета, и таа зачна син во својата
старост. Таа која ја нарекуваат неплодна, веќе
е во шестиот месец. 37Зашто, за Бог, ништо не
е невозможно."

38Марија му рече: "Еве ја Господовата
слугинка, нека ми биде како што рече!" И
ангелот си отиде откај неа.

### Марија ја посетува Елисавета

39Во тие дни, Марија стана и бргу отиде во
планинскиот крај, во Јудиниот град. 40Влезе во
куќата на Захарија и ја поздрави Елисавета.
41И штом Елисавета го чу поздравот од
Марија, бебето ѝ заигра во утробата, а
Елисавета се исполни со Светиот Дух. 42Па
извика гласно и рече: "Благословена си ти
меѓу жените! И благословен е плодот во
твојата утроба! 43Како тоа, мајката на мојот
Господ да дојде кај мене? 44Зашто, ете, кога
гласот на твојот поздрав дојде до моите уши,
плодот заигра од радост во мојата утроба.
45Блажена е таа која поверува дека ќе се
исполни она што Господ ѝ го рекол."

### Химната на Марија

46А Марија рече:

"Мојата душа Го велича Господ!
47И мојот дух се зарадува
во Бог, мојот Спасител,
48зашто погледна на понизноста
на Својата слугинка.
И ете, отсега сите поколенија
ќе ме сметаат за блажена,
49зашто Силниот стори големи дела

за мене. Неговото име е свето,
50и Неговата милост од поколение до поколение,
е за оние кои имаат страхопочит кон Него.
51Со Својата рака направи моќни дела,
ги распрсна оние со горделиви мисли во нивните срца,
52ги симна владетелите од престолите,
а ги воздигна понизните;
53гладните ги насити со добра,
а богатите ги остави со празни раце;
54му помогна на Израел, Својот слуга,
како спомен на Неговата милост,
55како што им зборуваше и на нашите татковци
- на Авраам и неговото семе, довека."

56А Марија остана со неа околу три месеци и се
врати во својот дом.

**Раѓањето на Јован Крстителот**

57На Елисавета ѝ дојде време за раѓање, и роди
син. 58И кога нејзините соседи и роднини чуја
дека Господ ѝ укажа голема милост, се радуваа
со неа.
59А на осмиот ден дојдоа да го обрежат
детето, и сакаа да го наречат Захарија, по
името на татко му. 60Но неговата мајка рече:
"Не, туку ќе биде наречен Јован!"
61А тие ѝ рекоа: "Нема никој во твојот род
кој се вика така."
62И со знаци го прашаа татко му, како сака
да се вика неговото дете. 63А тој побара
штичка и напиша: "Името му е Јован." И сите
се зачудија. 64А устата и јазикот веднаш му се
отворија и тој прозборе па Го благословуваше
Бог. 65Притоа страв ги обзеде сите нивни
соседи, а за сето тоа се прикажуваше по
целиот планински крај на Јудеја, 66и сите што
слушнаа, го примија тоа во своите срца,
велејќи: "Што ќе биде од ова дете?" Зашто
Господовата рака беше со него.

**Пророштвото на Захарија**

67А татко му, Захарија, се исполни со Светиот
Дух и пророкуваше, велејќи:

68"Благословен е Господ, Богот на Израел,

зашто го посети и го откупи Својот народ;
69и ни издигна рог на спасение
во домот на Својот слуга Давид;
70како што вети од дамнина:
преку устата на Своите свети пророци:
71'Спасение од нашите непријатели
и од рацете на сите кои нѐ мразат',
72за да ја пројави милоста над нашите татковци
и да се сети на Својот свет завет,
73за заклетвата со која му се заколна
на нашиот татко Авраам, дека ќе ни даде
74да Му служиме без страв,
избавени од рацете на непријателите,
75во светост и праведност пред Него,
во сите наши дни.
76А ти, чедо, ќе бидеш наречено
пророк на Севишниот,
зашто ќе одиш пред Господ,
за да ги подготвиш Неговите патишта,
77за да му дадеш на Неговиот народ
да познае спасение преку проштавањето
на нивните гревови,
78заради милосрдноста на нашиот Бог,
со која ќе нѐ посети Зората од висините,
79за да ги осветли оние кои седат
во темнината и во смртната сенка,
и да ги упати нашите нозе по патот на мирот."

80А детето растеше и закрепнуваше со духот, и живееше во пустините до денот кога јавно истапи пред Израел.

**Исусовото раѓање**
(Мт.1:18-25)

**2** Во она време цезарот Август издаде
заповед за попис на сите жители. 2Тоа беше
прв попис за време на управувањето на
Квириниј во Сирија. 3И сите одеа да бидат
запишани, секој во својот град.
4Така, и Јосиф отиде од Галилеја, од градот
Назарет, горе во Јудеја, во Давидовиот град,
наречен Витлеем, затоа што беше од домот и
родот на Давид, 5да се запише со Марија,
својата свршеничка, која беше бремена. 6А
токму кога беа таму, ѝ дојде времето за
раѓање, 7и го роди својот Син, првенец, па го

пови и Го легна в јасли, зашто за нив немаше
место во анот.

### Пастирите и ангелите

[8]А во тој ист крај некои пастири ноќеваа на
отворено, чувајќи го своето стадо. [9]И одеднаш
Господов ангел застана пред нив и Господовата
слава ги осветли, па многу се исплашија.
[10]Ангелот, пак, им рече: "Не бојте се, зашто
еве, ви носам добра вест, голема радост, која
ќе биде за сите народи: [11]зашто денес, во
Давидовиот град, ви се роди Спасител Кој е
Христос Господ. [12]И ова ќе ви биде знак: ќе
најдете Бебе повиено, како лежи в јасли!"
[13]И одеднаш со ангелот се појави
многубројно небесно воинство кое Го славеше
Бог, велејќи: [14]"Слава на Бога во висините и на
земјата мир меѓу луѓето кои се по Неговата
волја!"
[15]А кога ангелите си отидоа од кај нив на
небото, пастирите си зборуваа еден на друг:
"Да појдеме до Витлеем и да го видиме тоа
што се случило таму, за кое ни соопшти
Господ!"
[16]И на брзаница дојдоа и ги најдоа Марија и
Јосиф, и Бебето како лежи во јасли. [17]А штом
ги видоа, кажаа сè што им беше речено за
Детето. [18]И сите што слушнаа, се восхитуваа
на тоа што им го рекоа пастирите. [19]А Марија
ги запамети сите тие зборови и размислуваше
за нив во своето срце. [20]Пастирите се вратија,
славејќи и фалејќи го Бог, за сè што чуја и
видоа, токму онака како што им беше речено.
[21]И кога навршија осум дена, за Неговото
обрежување, Му го дадоа името Исус, како
што Го нарече ангелот, пред Неговото
зачнување.

### Исуса Го принесуваат во Храмот

[22]И кога се навршија деновите на нејзиното
исчистување, според Мојсеевиот Закон, Го
донесоа во Ерусалим за да Го принесат пред
Господ, [23]како што е напишано во Господовиот
Закон: "Секое првородено машко, да Му се
посвети на Господ!", [24]и да се принесе жртва,
како што е речено во Господовиот Закон - две
гугутки или два гулаба.
[25]И ете, во Ерусалим живееше човек по име

Симеон, и тоа човек праведен и побожен, кој ја
чекаше израеловата утеха, а Светиот Дух беше
над него. [26]Нему, преку Светиот Дух, му беше
кажано дека нема да види смрт сè додека не Го
види Господовиот Помазаник. [27]И, воден од
Духот, дојде во Храмот. И кога родителите Го
внесоа детето Исус, за да го извршат врз Него
обичајот на Законот, [28]Го зеде во своите раце,
Го благослови Бога и рече:

[29]"Сега, Господару, го отпушташ Својот
слуга,
во мир, според Твојот збор,
[30]зашто моите очи го видоа Твоето
спасение,
[31]кое го подготви пред лицето на сите луѓе,
[32]светлина за откровение на народите
и слава на Твојот народ, Израел."

[33]А Јосиф и мајка Му се чудеа на она што го
зборуваше за Него. [34]Симеон ги благослови, и
ѝ рече на мајка Му Марија: "Еве! Овој е
определен да собори и да подигне мнозина во
Израел и за знак на кој ќе му се противат, [35]а
Тебе самата меч ќе ти ја прободе душата, за да
се откријат мислите на многу срца."
[36]Таму беше и пророчицата Ана, ќерката на
Фануел, од Ашеровото племе; таа беше во
многу напредната возраст; во бракот беше
проживеала со мажа си седум години, [37]а како
вдовица до осумдесет и четвртата година, не го
напушташе Храмот, служејќи со постови и
молитви дење и ноќе. [38]И во истиот час се
појави таа, благодарејќи Му на Бога и им
зборуваше за детето на сите што го очекуваа
избавувањето на Ерусалим.

**Враќањето во Назарет**

[39]И кога извршија сè според Господовиот
Закон, се вратија во Галилеја, во својот град
Назарет. [40]А детето растеше и закрепнуваше,
напредувајќи во мудрост, и Божјата благодат
беше врз Него.

**Исус зборува со водачите во Храмот**

[41]Секоја година Неговите родители одеа во
Ерусалим на празникот Пасха. [42]Кога имаше
дванаесет години, отидоа според обичајот во

Ерусалим, на празникот. [43]И откако таму ги
поминаа деновите, на враќање дома, момчето
Исус остана во Ерусалим, а Неговите родители
не знаеја за тоа, [44]туку, мислејќи дека е меѓу
сопатниците, изминаа пат од еден ден и почнаа
да Го бараат меѓу роднините и познатите. [45]И
кога не Го најдоа, се вратија да Го бараат во
Ерусалим. [46]И по три дни Го најдоа во Храмот
како седи меѓу учителите, слушајќи ги и
прашувајќи ги. [47]А сите што Го слушаа им се
восхитуваа на Неговиот ум и на одговорите.
[48]Кога Го видоа, се зачудија, а мајка Му Му
рече: "Чедо, зошто ни направи така? Еве!
Татко Ти и јас се намачивме барајќи Те."
[49]Тој им рече: "Зошто Ме баравте? Не
знаете ли дека Јас треба да бидам во она што е
од Татко Ми?" [50]Ама тие не ги разбраа
Неговите зборови.
[51]И слезе со нив та дојде во Назарет, и им
беше послушен. Неговата мајка ги негуваше
сите тие зборови во своето срце. [52]А Исус
напредуваше во мудроста, во растењето и во
благонаклоноста пред Бога и пред луѓето.

**Проповедта на Јован Крстителот**
(Мт.3:1-12; Мк.1:1-8; Јвн.1:19-28)

**3** Во петнаесеттата година од владеењето на
цезарот Тибериј, кога Понтиј Пилат беше
управител на Јудеја, и Ирод тетрарх на
Галилеја, а неговиот брат Филип тетрарх на
Итуреја и Трахонитида, а Лисаниј - тетрарх на
Абилена, [2]кога Ана и Кајафа беа врховни
свештеници, Божјиот збор дојде во пустината
до Јован, синот на Захарија. [3]И тој одеше по
целата област околу Јордан и проповедаше
покајничко крштавање за проштавање на
гревовите, [4]како што е напишано во книгата со
зборовите на пророкот Исаија: "Глас на оној
кој вика во пустината:

'Подгответе го патот на Господ,
исправете ги Неговите врвици!
[5]Нека се исполни секоја долина,
и секоја гора и ритче нека се снижат;
и што е кривулесто нека се исправи,
а нерамните патишта нека се израмнат!
[6]И секој еден ќе го види Божјото Спасение!'

[7]На народот, пак, кој доаѓаше да се крсти, му
велеше: "Змиска породо! Кој ве предупреди да
бегате од гневот што иде? [8]Затоа, донесете
плодови достојни за покајание и не зборувајте
сега во себеси: 'Го имаме Авраам за татко!'
Зашто ви велам дека Бог може и од овие
камења да му издигне деца на Авраам. [9]А и
секирата веќе лежи при коренот на дрвјата.
Затоа, секое дрво што не дава добар плод се
сече и се фрла в оган."
[10]А народот Го прашуваше, велејќи: "Тогаш,
што да правиме?"
[11]А тој им одговараше и велеше: "Кој има
две туники, нека ги сподели со оној кој нема, и
кој има храна нека го прави истото!"
[12]Дојдоа и даночниците да ги крсти и му
рекоа: "Учителе, што да правиме ние?"
[13]Тој им рече: "Не земајте ништо повеќе од
она што ви е наредено!"
[14]Го прашаа и војниците: "Што да правиме
ние?"
И им рече: "Не изнудувајте пари од никого,
не обвинувајте лажно, и бидете задоволни со
својата заработка!"
[15]А бидејќи луѓето беа во очекување и сите
размислуваа во своите срца за Јован, да не е тој
Христос, [16]Јован им одговори на сите: "Јас ве
крштавам со вода, но иде посилен од мене,
Кому јас не сум достоен да Му ги одврзам
ремените на Неговите сандали. Тој ќе ве крсти
со Светиот Дух и оган. [17]Во Неговата рака е
лопатата, за да го исчисти Своето гумно и за да
ја собере пченицата во Својот амбар, а плевата
ќе ја изгори со неизгаслив оган." [18]И со многу
други поуки му го проповедаше Евангелието
на народот.
[19]А тетрархот Ирод, кого тој го прекори
заради Иродијада, жената на брата му, и за
сите зли дела што ги беше направил Ирод,
[20]кон сите нив го додаде уште ова: го затвори
Јована в зандана.

### Јован го крштава Исуса

(Мт.3:13-17; Мк.1:9-11)

[21]Кога се крсти сиот народ, се крсти и Исус и
додека се молеше - небото се отвори, [22]и
Светиот Дух слезе на Него, во телесен облик,
како гулаб, и се чу глас од небото: "Ти си
Мојот возљубен Син, Кој е по Мојата волја."

## Родословјето на Исус
(Мт.1:1-17)
23 А Самиот Исус имаше триесетина години
кога почна да проповеда и беше, како што
мислеа, син на Јосиф од Или,
24 син на Матат од Леви, син на Мелхи од
Јанај, син на Јосиф од
25 Мататиј, син на Амос од Наум, син на
Хесли од Нагај,
26 син на Маат од Мататиј, син на Семеин од
Јосиех, син на Јода од
27 Јоанан, син на Реза од Зоробабел, син на
Салатил од Нери,
28 син на Мелхи од Ади, син на Косам од
Елмодам, син на Ир од
29 Јошуа, син на Елиезер од Јорим, син на
Матат од Леви,
30 син на Симеон од Јуда, син на Јосиф од
Јонан, син на Елијаким од
31 Мелеа, син на Мена од Мататиј, син на
Натан од Давид,
32 син на Јесеј од Обед, син на Вооз од
Салмон, син на Насон од
33 Аминадаб, син на Админ од Арни, син на
Хесром од Фарес, син на Јуда од
34 Јаков, син на Исак од Авраам, син на Тара
од Нахор,
35 син на Серух од Рага, син на Фалек од
Ебер, син на Сала од
36 Каинам, син на Арфаксад од Сем, син на
Ное од Ламех,
37 син на Матусал од Енох, син на Јаред од
Малелел, син на Каинам од
38 Енос, син на Сет од Адам, Божји.

## Ѓаволот го искушува Исуса
(Мт.4:1-11; Мк.1:12,13)

4 А Исус, исполнет со Светиот Дух, се врати
од Јордан, 2 и Духот Го водеше во пустината
2 четириесет дена, каде што беше искушуван од
ѓаволот. Тие дни ништо не јадеше, а кога
поминаа, огладне.
3 Тогаш ѓаволот Му рече: "Ако си Божји
Син, кажи му на овој камен да стане леб." 4 А
Исус му одговори: "Напишано е дека човекот
не ќе живее само од леб."
5 И го одведе на високо и Му ги покажа, во
еден миг, сите царства на светот 6 и ѓаволот Му

рече: "Ќе ти ја дадам сета власт и сета нивна
слава, зашто мене ми е предадена и јас ја давам
кому што сакам. 7Затоа, ако ми се поклониш,
сè ќе биде Твое."
8А Исус одговори и му рече: "Пишано е:
'Поклонувај Му се на Господ твојот Бог, и
само Нему служи Му!'"
9Потоа Го одведе во Ерусалим, Го постави
на врвот на Храмот и Му рече: "Ако си Божји
Син, фрли се оттука долу, 10зашто е напишано:

'Ќе им заповеда на Своите ангели, да Те
чуваат 11и ќе Те носат на раце, за да не си ја
сопнеш ногата на камен.'"

12Исус одговори и му рече: "Кажано е: 'Не
искушувај Го Господ, Својот Бог.'"
13И откако ѓаволот заврши со сите
искушенија, отстапи од Него за извесно време.

**Исус поучува од Писмата**
(Мт.4:12-17; Мк.1:14,15)

14Исус се врати во силата на Духот во Галилеја,
и гласот за Него се разнесе по целата околина.
15А Тој поучуваше по нивните синагоги и сите
Го прославуваа.

**Исус е отфрлен во Назарет**
(Мт.13:53-58; Мк.6:1-6)

16Тој дојде во Назарет, каде што беше
пораснал. И според Својот обичај влезе во
саботен ден во синагогата, и стана да чита.
17Му го подадоа свитокот на пророкот Исаија,
го одвитка и го најде местото каде што беше
напишано:

18"Духот на Господ е врз Мене,
зашто Ме помаза и Ме прати
да им донесам радосна вест на бедните;
да им јавам ослободување на заробените,
прогледување на слепите,
пуштање на слобода на напатените
19и да ја навестам
благопријатната Господова година."

20Го смота свитокот, му го врати на
служителот и седна, а очите на сите во
синагогата беа вперени кон Него. 21И почна да

им зборува: "Денес се исполни ова писмо што
го чувте со вашите уши."
[22]И сите говореа добро за Него и им се
восхитуваа на благодатните зборови што
излегуваа од Неговата уста; и велеа: "Не е ли
Овој синот на Јосиф?"
[23]И им рече: "Бездруго, ќе ми ја кажете
поговорката: 'Лекару, исцели се сам!' Направи
и тука, во својот роден крај, сѐ што чувме дека
си направил во Капернаум."
[24]Тогаш им рече: "Вистина ви велам дека
ниеден пророк не е добредојден во својот
роден крај. [25]Вистина ви велам, имаше многу
вдовици во Израел, во времето на Илија, кога
небото беше затворено три години и шест
месеци и настана голем глад по целата земја,
[26]и кај ниедна од нив не беше пратен Илија,
туку само кај жената, вдовица, во Сидонска
Сарепта. [27]Исто така, имаше многу лепрозни
во Израел во времето на пророкот Елисеј, но
ниеден од нив не беше исчистен, освен
Сириецот Нааман."
[28]А кога го чуја тоа, сите во синагогата се
исполнија со гнев [29]и станаа, Го истераа од
градот, и Го одведоа до работ на стрмнината на
која беше изграден нивниот град, за да Го фрлат
долу. [30]Но Тој се мушна меѓу нив и си отиде.

**Човекот со нечист дух**

(Мк.1:21-28)

[31]И слезе во Капернаум, град во Галилеја, и ги
поучуваше во сабота, [32]а тие му се восхитуваа
на Неговото учење, зашто Неговата порака
беше со авторитет.
[33]А во синагогата имаше човек опседнат од
демон, нечист дух, кој извика со силен глас:
[34]"А што имаме ние со Тебе, Исусе
Назареќанецу? Дали дојде да нѐ сотреш? Знам,
Кој си Ти: Светиот Божји."
[35]А Исус го прекори, велејќи: "Молкни и
излези од него!" Тогаш демонот го кутна
човекот насреде и излезе од него, без да му
напакости.
[36]А сите се вчудовидоа и си велеа еден на
друг: "Какви се овие зборови? Со власт и со
сила им заповеда на нечистите духови и тие
излегуваат!" [37]И се разнесе глас за Него по
сите околни места.

**Исус исцелува мнозина**
(Мт.8:14-17; Мк.1:29-34)
38И стана од синагогата и влезе во Симоновиот
дом. А Симоновата тешта страдаше од силна
треска и Го помолија за неа. 39И се наведна над
неа, ја прекори треската, и таа ја напушти, па
стана веднаш и им служеше.
40А на зајдисонце сите што имаа болни од
разни болести ги доведоа кај Него. Тој ги
ставаше рацете врз секој од нив и ги
исцелуваше. 41Притоа демони излегуваа од
мнозина и викаа, велејќи: "Ти си Божјиот
Син." А Тој ги прекори и не им дозволуваше да
зборуваат, зашто знаеја дека Тој е Христос.

**Исус проповеда по синагогите на Галилеја**
(Мк.1:35-39)

42А кога се раздени, Тој излезе и отиде на
пусто место, а народот Го бараше и дојде до
Него, и сакаше да Го задржи за да не си отиде
од нив. 43А Тој им рече: "И на другите градови
треба да им го проповедам Евангелието за
Божјото царство, зашто затоа сум испратен."
44И продолжи да проповеда по синагогите во
Јудеја.

**Исус ги повикува Своите први ученици**
(Мт.4:18-22; Мк.1:16-20)

5 Еднаш, додека народот се туркаше околу
Него за да го слуша Божјото Слово, а Тој
стоеше крај Генисаретското Езеро, 2крај
брегот забележа два кораба. Рибарите беа
излегле од нив и ги плавеа мрежите. 3Тој влезе
во еден од корабите, кој беше на Симон и го
замоли да го оддалечи малку од копното. Потоа
седна и го поучуваше народот од коработ.
4А кога прекрати да зборува, му рече на
Симон: "Навлези кон подлабокото и фрлете ги
мрежите за лов!"
5Симон Му одговори, велејќи: "Господаре,
цела ноќ се трудевме и ништо не уловивме, но
на Твој збор, ќе ги фрлиме мрежите."
6А кога го сторија тоа, уловија многу риби,
тики почнаа да им се кинат мрежите. 7И им
дадоа знак на другарите во другиот кораб, за
да дојдат и да им помогнат. А тие дојдоа и ги
наполнија двата кораба, па почнаа да тонат.
8Кога Симон Петар го виде тоа, падна пред

Исусовите нозе и рече: "Бегај од мене,
Господи, зашто сум грешен човек!" [9]Се
вчудовидоа тој и сите што беа со него, заради
многуте риби што ги уловија, [10]а исто така и
Забедеевите синови, Јован и Јаков, кои му беа
другари на Симон.
А Исус му рече на Симон: "Не плаши се!
Отсега ќе ловиш луѓе!" [11]И кога ги извлекоа
корабите на суво, оставија сè и тргнаа по Него.

**Исус исцелува лепрозен**
(Мт.8:1-4; Мк.1:40-45)

[12]Кога беше во еден град, ете, човек, целиот
лепрозен, штом Го виде Исуса, падна ничкум и
Го преколнуваше, велејќи: "Господи, ако
сакаш, можеш да ме исчистиш."
[13]Тогаш Тој ја протегна раката, го допре и
рече: "Сакам, биди чист!" И веднаш лепрата го
напушти.
[14]И му заповеда никому да не му кажува,
туку му рече: "Оди, покажи му се на
свештеникот и принеси жртва за твоето
исчистување како што заповеда Мојсеј, ним за
сведоштво!"
[15]А гласот за Него, сè повеќе се разнесуваше
и едночудо народ доаѓаше да Го слуша и да
биде исцелен од нивните болести. [16]А Тој
честопати се повлекуваше во пустината и се
молеше.

**Исус исцелува парализиран**
(Мт.9:1-8; Мк.2:1-12)

[17]И кога еден ден поучуваше, седеа фарисеите
и закониците, кои беа дојдени од сите
галилејски и јудејски села и од Ерусалим. А
Господовата сила беше таму со Него за да
исцелува. [18]И ете, луѓето донесоа на носила
парализиран човек и се обидуваа да го внесат и
да го положат пред Него. [19]А бидејќи не најдоа
од каде да го внесат, заради толпата, се
искачија на покривот и го спуштија низ отвор,
сосе носила, насреде пред Исус.
[20]Кога ја виде нивната вера, Тој рече:
"Човеку, гревовите ти се простени."
[21]Тогаш законициите и фарисеите почнаа да
се расправаат, велејќи: "Кој е Овој, што
богохулствува ? Кој може да простува гревови
освен единствениот Бог?"

[22]А Исус, знаејќи ги нивните мисли, во
одговор им рече: "Зошто размислувате така во
своите срца? [23]Што е полесно да се рече:
'Гревовите ти се простени' или 'Стани и оди'!
[24]Но, за да знаете дека Синот Човеков има
власт на земјата да простува гревови, му рече
на парализираниот: "Тебе ти велам, стани,
дигни го носилото и оди си дома!" [25]И веднаш
стана пред нив, го зеде она на кое лежеше, и си
отиде дома славејќи Го Бог. [26]А тие сите се
вчудовидоа, Го славеа Бог и исполнети со
страв, зборуваа: "Денес видовме чудесни
нешта!"

**Исус го повикува Левиј**
(Мт.9:9-13; Мк.2:13-17)

[27]Потоа излезе и го забележа даночникот по
име Левиј, како седи на местото каде што се
собира данок, и му рече: "Оди по Мене!" [28]Тој
остави сè, стана и тргна по Него.
[29]И Левиј му приреди голема гозба во својот
дом, имаше и многу даночници и други
прилегнати со нив крај трпезата. [30]А
фарисеите и нивните законици негодуваа пред
Неговите ученици, велејќи: "Зошто јадете и
пиете со даночници и грешници?"
[31]Исус одговори и им рече: "Здравите немаат
потреба од лекар, туку болните. [32]Не дојдов да
ги повикам праведните на покајание, туку
грешниците."

**Прашањето за постот**
(Мт.9:14-17; Мк.2:18-22)

[33]А тие тогаш Му рекоа: "Јовановите ученици
постат често и се молат, како и фарисејските, а
Твоите јадат и пијат?" [34]Исус пак им рече:
"Можете ли да ги натерате сватовите да
постат додека е младоженецот со нив? [35]Но ќе
дојдат дни кога младоженецот ќе биде отмен
од нив; во тие дни ќе постат."
[36]А им ја кажа и оваа споредба: "Никој не
кине парче од нова облека, за да ја закрпи
старата. Зашто новата ја кине, а на старата не
ѝ прилега алтица од новата. [37]И никој не
налева ново вино во стари мешини; инаку
новото вино ќе ги скине мешините и ќе истече,
а мешините ќе пропаднат. [38]Туку ново вино
треба да се налева во нови мешини. [39]И никој,

откако пиел старо вино, не сака ново, зашто
вели: 'Старото е подобро.'"

**Исус е Господар на саботата**
(Мт.12:1-8; Мк.2:2328)

**6** Еден саботен ден се случи да минува низ
посевите, а Неговите ученици кинеа класје,
ги триеја со рацете и јадеа. 2А некои од
фарисеите рекоа: "Зошто го правите тоа што
не е според законот да се прави во саботен ден?"
3Исус одговори и им рече: "Зар не сте читале
што стори Давид кога огладне тој и оние кои
беа со него, 4како влезе во Божјиот дом, ги
зеде посветените лебови и јадеше, кои никому
не е дозволено да ги јаде освен свештениците,
и им даде и на оние кои беа со него. 5Потоа им
рече: "Синот Човеков е Господар на саботата."

**Човекот со исушена рака**
(Мт.12:9-14; Мк.3:1-6)

6Во една друга сабота, влезе во синагогата и
поучуваше, а таму имаше и еден човек чија
десна рака беше исушена. 7А закониците и
фарисеите Го набљудуваа дали ќе исцелува во
сабота, за да можат да Го обвинат. 8Но, Тој ги
знаеше нивните мисли и му рече на човекот со
исушена рака: "Стани и дојди напред!" Тој
стана и се исправи.
9А Исус им рече: "Ве прашувам: што е
дозволено да се прави во сабота, добро или
зло? Да се спаси живот или да се погуби?"
10И ги изгледа сите наоколу, па му рече:
"Протегни ја раката!" А тој стори така, и
раката му оздраве. 11А тие се исполнија со
јарост и се договараа меѓу себе што би можеле
да Му направат на Исус.

**Исус ги одбира дванаесетте ученици**
(Мт.10:1-4; Мк.3:13-19)

12Во тие дни се искачи на горатa, за да се моли
и ја помина ноќта молејќи Му се на Бог. 13А
кога се раздени, ги повика Своите ученици и од
нив избра дванаесетмина, кои ги нарече
апостоли: 14Симон, кого го нарече Петар, и
брат му Андреј, Јаков и Јован, Филип и
Бартоломеј, 15Матеј и Тома, Јаков Алфеев и
Симон, наречен Зилот; Јуда Јаковов 16и Јуда
Искариот, кој стана предавник.

**Исус му служи на многу народ**
(Мт.4:23-25)
17 И кога слезе заедно со нив, застана на едно
рамно место, и имаше многу Негови ученици и
едночудо народ од цела Јудеја и од Ерусалим,
од Тирското и Сидонското крајбрежје, 18 кои
дојдоа да Го чујат и да бидат исцелени од
нивните болести, а оздравуваа и оние кои беа
измачувани од нечисти духови. 19 И целиот
народ сакаше да се допре до Него, зашто од
Него излегуваше сила и ги исцелуваше сите.

**Блаженства и предупредувања**
(Мт.5:1-12)

20 Тој ги поткрена очите кон Своите ученици и
рече:

"Блажени сте вие бедните,
зашто ваше е Божјото царство!
21 Блажени сте вие кои гладувате сега,
зашто ќе се наситите!
Блажени сте вие кои плачете сега,
зашто ќе се смеете!
22 Блажени сте кога луѓето ќе ве мразат,
кога ќе ве одбегнуваат, навредуваат
и зборуваат лошо за вас,
заради Синот Човеков!

23 Радувајте се во тој ден и ликувајте, зашто,
ете, голема е вашата награда на небото.
Бидејќи нивните татковци им го правеа истото
на пророците.

24 Но, тешко вам, богати,
зашто наполно ја примивте вашата утеха.
25 Тешко вам кои сте сити сега,
зашто ќе гладувате.
Тешко вам кои се смеете сега,
зашто ќе жалите и ќе плачете.
26 Тешко вам кога сите луѓе
ќе зборуваат добро за вас,
зашто нивните татковци
им правеа така на лажните пророци.

**Љубете ги вашите непријатели**
(Мт.5:38-48; 7:12)

27 "Но, вам, кои слушате, ви велам: Љубете ги
своите непријатели, правете им добро на оние

кои ве мразат. 28Благословувајте ги оние кои
ве колнат, молете се за оние кои ве
навредуваат. 29На оној кој ќе те плесне по
едниот образ, заврти му го и другиот, и на тој
што ти ја зема наметката, не задржувај му ја ни
кошулата. 30Дај му на секој кој бара од тебе. И
не барај го назад своето од оној што земал од
тебе. 31И како што сакате да ви прават луѓето
вам, така правете им и вие ним.
32И ако ги љубите оние што ве љубат вас, во
што ви е пофалбата? И грешниците ги љубат
оние кои ги љубат нив. 33И ако им правите
добро на оние што вам ви прават добро, во
што ви е пофалбата? И грешниците го прават
истото. 34И ако им позајмувате на оние од кои
се надевате дека ќе добиете, каква ви е
благодарноста? И грешниците им позајмуваат
на грешниците, за да си го вратат даденото.
35Туку, љубете ги своите непријатели, правете
им добро и позајмувајте им без да очекувате
нешто да ви се врати. А вашата награда ќе
биде голема и ќе бидете синови на Севишниот,
зашто Тој е благ кон неблагодарните и злите.
36Бидете милостиви како што и вашиот Татко
е милостив.'

**Судење други**
(Мт.7:1-5)

37"Не судете и нема да бидете судени, и не
осудувајте и нема да бидете осудувани.
Проштавајте и ќе ви биде простено! 38Давајте
и ќе ви се даде: добра мера - набиена,
протресена, преполнета, ќе ви биде дадена во
скутот, зашто со каква мера мерите, со таква
ќе ви се одмери."
39А им кажа и споредба: "Може ли слеп човек
да води слеп? Зар не ќе паднат обајцата в јама?
40Нема ученик над својот учител, секој кој ќе се
усоврши ќе биде како Неговиот учител.
41Зошто ја гледаш раската во окото на својот
брат, а не ја забележуваш гредата во своето
око? 42Како можеш да му речеш на брата си:
'Брате, дозволи ми да ја извадам раската од
твоето око!', а сам не ја гледаш гредата во
твоето око? Лицемеру, извади ја најнапред
гредата од твоето око, па тогаш ќе гледаш
јасно како да ја извадиш раската од окото на
својот брат!"

**Раѓање плод**

(Мт.7:17-20; 12:34,35)

43"Нема добро дрво што дава лош плод, ниту
лошо дрво што дава добар плод. 44Зашто секое
дрво се познава по својот род. Не се берат
смокви од трње, ниту грозје од капина.
45Добриот човек, од добрата ризница на своето
срце, изнесува добро, а злиот човек, од лошата
ризница изнесува зло, зашто неговата уста
зборува од она од што изобилува неговото
срце."

**Две основи**

(Мт.7:24-27)

46"И зошто Ме нарекувате: 'Господи!
Господи!', а не го вршите она што го велам?"
47Секој кој доаѓа кај Мене, кој го слуша Моето
слово и го исполнува, ќе ви кажам на кого
прилега. 48Тој е како човек, кој гради куќа:
ископал длабоко и ги поставил темелите врз
карпа, а кога доаѓа поплава, поројот гргнува
кон куќата, но не може да ја помрдне, зашто е
добро изградена. 49А кој слуша и не исполнува,
прилега на човек, кој изѕидал куќа на почва,
без темели. Поројот гргнува кон неа, и таа се
урива веднаш, а уривањето на таа куќа е
страшно."

**Исус го исцелува слугата на стотникот**

(Мт.8:5-13; Јвн.4:43-54)

7 Кога заврши со говорот пред народот кој
Го слушаше, влезе во Капернаум. 2А
слугата на еден стотник, кого тој го
почитуваше, беше болен на умирачка. 3И кога
чу за Исус, испрати кај Него јудејски
старешини, за да Го замолат да дојде и да му го
исцели слугата. 4А кога стигнаа кај Исус,
љубезно Го молеа, велејќи: "Заслужува да го
сториш тоа за него, 5зашто го љуби нашиот
народ и тој ни ја изгради синагогата." 6Исус
тргна со нив.

И кога веќе не беше далеку од куќата,
стотникот испрати пријатели да Му кажат:
"Господи, не труди се, зашто не сум достоен да
влезеш под мојот покрив. 7Затоа и не се сметав
достоен да Ти пристапам - туку кажи само збор
и мојот слуга ќе оздравее! 8Зашто исто и јас
сум човек потчинет, и имам потчинети

војници; и на еден ако му кажам: 'Оди!' тој оди,
а на друг: 'Дојди!' доаѓа; а на својот слуга:
'Направи го тоа!' го прави."
9Кога го чу тоа, Исус се восхити и се заврте
кон народот што одеше по Него и рече: "Ви
велам, толкава вера не најдов ни во Израел."
10А кога испратените се вратија дома, го најдоа
слугата здрав.

**Воскресение на момчето од Наин**

11Потоа Исус отиде во градот наречен Наин, а
со Него одеа Неговите ученици и многу народ.
12А кога се приближи до градската порта, ете,
изнесуваа мртовец, единствен син на мајка му,
која беше вдовица, и со неа одеше голема
врволица народ од градот. 13А кога Господ ја
виде, се сожали на неа и ѝ рече: "Не плачи!"
14Тогаш се приближи и го допре носилото, а
оние што го носеа застанаа, а Тој рече:
"Момче, тебе ти зборувам, стани!"
15Мртовецот седна и почна да зборува, а Тој ѝ
го предаде на мајка му.
16Страв ги обзеде сите, па Го славеа Бог и
велеа: "Голем пророк се појави меѓу нас" и
"Бог го посети Својот народ." 17И се разнесе
овој глас за Него по цела Јудеја и по целата
околина.

**Јован прашува за Исус**
(Мт.11:2-6)

18А Јовановите ученици Му соопштија на Јован
сè што се случи. 19Јован викна двајца свои
ученици и ги испрати кај Господ да Го
прашаат: "Ти ли си Оној Кој треба да дојде или
да чекаме друг?"
20Кога испратените дојдоа кај Него, рекоа:
"Јован Крстителот нè прати кај Тебе, велејќи:
Ти ли си Оној Кој треба да дојде, или да
чекаме друг?"
21Во тој час Тој исцели мнозина од болести,
маки и зли духови, и на мнозина слепи им
подари вид. 22Тогаш ним им одговори: "Одете и
известете го Јован што видовте и чувте: слепи
прогледуваат, куци проодуваат, лепрозни се
исчистуваат, глуви прослушуваат, мртви
стануваат, на бедните им се проповеда
Евангелието; 23и блажен е оној кој не ќе се
соблазни од Мене!"

**Исус зборува за Јован Крстителот**
(Мт.11:7-19)
24 А кога испратените од Јован си отидоа, почна
да му зборува на народот за Јован: "Што
излеговте да видите во пустината? Трска ли,
што ветрот ја лулее? 25 Што излеговте да
видите? Човек облечен во мека облека? Ете,
луѓето, кои носат сјајни облеки и живеат
раскошно, се во царските дворци. 26 А вие, што
излеговте да видите? Пророк ли? Да, ви велам
повеќе и од пророк! 27 Тој е оној за кого е
пишано:

'Еве, го праќам Мојот гласник
пред Твоето лице,
кој ќе го подготви Твојот пат пред Тебе!'

28 Ви велам: меѓу родените од жена нема
поголем од Јован; но најмалиот во Божјото
царство е поголем од него."
29 И сиот народ и даночниците, кои го чуја
ова, ја признаа Божјата правда, зашто беа
крстени со Јовановото крштавање. 30 А
фарисеите и законициите ја отфрлија Божјата
намера за нив, и не го примија неговото
крштавање.
31 А со кого да ги споредам луѓето од ова
поколение? На кого се слични? 32 Тие се како
децата кои седат по пазариштата и си викаат
едни на други:

'Ви свиревме, а не игравте!
Ви пеевме жални песни,
а не плачевте!'

33 Зашто дојде Јован Крстителот, кој ниту јаде
леб, ниту пие вино, а велите: "Демон има!"
34 Дојде Синот Човеков, Кој јаде и пие, а
велите: "Ете, јадач и пијаница, пријател на
даночниците и грешниците! 35 Но се оправда
мудроста пред сите нејзини чеда!"

**Исус ѝ проштава на грешница**

36 Еден од фарисеите Го замоли Исуса да јаде со
него. Тој влезе во неговиот дом и прилегна
крај трпезата. 37 И ете, една жена од градот,
која беше грешница, кога дозна дека Тој е
прилегнат до трпезата во куќата на фарисејот,

донесе со себе сад од алабастер со миро, 38и
застана зад Него до Неговите нозе, плачејќи и
почна да Му ги мие нозете со солзи, да ги
брише со својата коса, ги целиваше Неговите
нозе и ги помазуваше со миро.
39И кога го виде тоа фарисејот кој Го
покани, си рече во себеси: "Да е Овој
Пророкот, би знаел која е и каква е оваа жена
што се допира до Него: дека е грешница."
40А Исус пак му одговори и рече: "Симоне,
имам да ти кажам нешто."
А тој: "Кажи, Учителе!"
41Рече: "Двајца му беа должни на еден
заемодавец. Едниот му должеше петстотини
денарии, а другиот педесет. 42Бидејќи немаа да
му вратат, тој великодушно им прости на
двајцата. Кој од нив ќе го сака повеќе?"
43Симон одговори: "Мислам оној кому повеќе
му простил."
А Тој му рече: "Право пресуди!"
44И кога се заврте кон жената, му рече на
Симон: "Ја гледаш ли оваа жена? Влегов во
твојот дом, ти не ми даде вода за нозете, а таа
со солзи ми ги облеа нозете и со својата коса
ги избриша. 45Ти не ми даде целив, а таа,
откако влегов, не престана да Ми ги целива
нозете. 46Ти не ми ја помаза главата со масло, а
таа Ми ги помаза нозете со миро. 47Затоа ти
велам, простени ѝ се многу гревови, зашто
имаше многу љубов; кому малку се простува -
тој малку љуби."
48А нејзе ѝ рече: "Простени ти се гревовите."
49Оние кои беа заедно со Него крај трпезата,
почнаа да си зборуваат во себе: "Кој е Овој
што и гревови простува?"
50А на жената ѝ рече: "Твојата вера те спаси!
Оди си со мир!"

8 Потоа, одеше по градовите и селата,
навестувајќи и проповедајќи го Божјото
царство. А со Него беа дванаесеттемина 2и
некои жени, кои беа исцелени од зли духови и
болести: Марија од Магдала, од која беа
излегле седум демони; 3и Јоана, жената на
Иродовиот управител Хуза, Сузана и многу
други кои ги помагаа со лични средства.

**Споредбата за сејачот**
(Мт.13:1-9; Мк.4:19)
4Откако се собра едночудо народ и кога луѓе
од сите градови дојдоа кај Него, Им рече во
споредба: 5"Излезе сејач да сее семе. И додека
сееше - едно падна крај патот, го изгазија и
небесните птици го исколваа. 6Друго пак падна
на камен, изникна и се исуши зашто немаше
влага. 7Трето падна сред трње и трњето,
растејќи со него, го задушија. 8А четврто падна
на добра земја, изникна и донесе стократен
плод."

Кога го рече тоа, извика: "Кој има уши да слуша, нека слуша!"

**Причина за споредбите**
(Мт.13:10-17; Мк.4:10-12)

9А Неговите ученици Го прашаа што значи
оваа споредба? 10Тој им рече: "Вам ви е дадено
да ги знаете тајните на Божјото царство; а на
другите им се даваат во споредби, така што
гледајќи, да не гледаат и слушајќи да не
разбираат.

**Објаснување на споредбата за сејачот**
(Мт.13:18-23; Мк.4:13-20)

11А оваа споредба значи: семето е Божјото
слово. 12Оние крај патот, тие го слушнале,
потоа доаѓа ѓаволот и им го зема словото од
нивните срца, за да не поверуваат и да не се
спасат. 13На камен се оние кои, штом ќе го
слушнат, со радост го примаат словото, но ни
тие немаат корен; веруваат некое време, но
отпаѓаат во времето на искушенија.
14Паднатото меѓу трње, тоа се оние кои
слушале и кога ќе си отидат ги задушуваат
грижите, богатството и световните наслади, и
не донесуваат зрел плод. 15А она на добрата
почва, тоа се оние кои ќе го слушнат словото,
го чуваат во добро и чисто срце и донесуваат
плод со истрајност."

**Скриено светало**
(Мт.5:15; Мк.4:21-25)

16"Никој, кој запалил светилка, не ја покрива
со поклопка, ниту ја става под леглото, туку ја
става на свеќник, за да ја видат светлината
оние кои влегуваат. 17Зашто нема ништо тајно,

што не ќе стане јавно, ниту скриено, што не ќе
се разбере и излезе на видело. 18И така,
внимавајте како слушате! Зашто, кој има, ќе
му се даде, кој нема, ќе му се одземе и она што
му се чини дека го има."

**Исусовата мајка и браќа**
(Мт.12:46-50; Мк.3:31-35)

19Мајка Му и Неговите браќа дојдоа кај Него,
но не можеа да Му се приближат поради
множеството народ. 20А некој Му јави: "Мајка
Ти и Твоите браќа стојат надвор и сакаат да Те
видат."
21А Тој им одговори и рече: "Моја мајка и
Мои браќа се оние кои го слушаат Божјото
слово и го извршуваат."

**Исус ја стивнува бурата**
(Мт.8:23-27; Мк.4:35-41)

22А еден ден, Тој влезе во кораб со Своите
ученици и им рече: "Да минеме од другана
страна на езерово!" И отпловија. 23А Тој заспа
додека пловеа. Тогаш над езерото се спушти
бура и коработ почна да се полни со вода, та се
најдоа во опасност.
24Дојдоа и Го разбудија, велејќи: "Господаре,
Господаре! Гинеме!"
А Тој се разбуди, го прекори ветрот и
големите бранови и тие престанаа, па сè
стивна. 25А ним им рече: "Каде ви е верата?"
А тие, уплашени, се чудеа и си рекоа еден на
друг: "Кој е Овој што им заповеда дури и на
ветровите и на водата, а тие Го слушаат?"

**Исус го исцелува опседнатиот од Гадара**
(Мт.8:28-34; Мк.5:1-20)

26И допловија до Гадаринскиот крај, спроти
Галилеја. 27А кога излезе на копно, Го сретна
еден човек од градот, кој беше опседнат со
демони, и долго време не носеше облека, ниту
живееше во куќа, туку во гробовите. 28Кога Го
виде Исуса, извика, падна пред Него и рече
гласно: "Што имам со Тебе, Исусе, Сине на
Сèвишниот Бог? Те молам, не мачи ме!"
29Всушност му беше заповедал на нечистиот
дух да излезе од човекот, кого честопати го
напаѓаше, така што го врзуваа со вериги и го
држеа во окови, и го чуваа под стража, но тој

ги раскинуваше оковите и демонот го гонеше
по пустините.
30 Исус го праша: "Како се викаш?"
Тој рече: "Легион", зашто многу демони беа
влегле во него. 31 И Го замолија да не им
наредува да одат во бездната.
32 А таму по ридот имаше големо крдо свињи
што пасеа. Демоните Го преколнуваа да им
дозволи да влезат во свињите и Тој им дозволи.
33 И откако демоните излегоа од човекот,
влегоа во свињите, и тие се урнаа низ
стрмнината во езерото и се удавија.
34 А кога свињарите видоа што се случи,
избегаа и јавија за тоа во градот и по селата.
35 Луѓето излегоа да видат што се случи, па
дојдоа кај Исус и го најдоа човекот од кого
излегоа демоните како седи до Исусовите нозе,
облечен и разумен, и се исплашија. 36 А
очевидците им раскажаа како беше ослободен
опседнатиот. 37 И сиот народ од Гадаринската
околина Го замоли да си замине, зашто го
опфати голем страв. Тој пак влезе во коработ
и се врати.
38 А човекот од кого излегоа демоните Го
молеше да остане со Него. Но Тој го отпушти,
велејќи: 39 "Оди си дома и раскажувај какво
големо нешто ти стори Бог!" И си отиде
разгласувајќи по целиот град што му направи
Исус.

### Исус ја исцелува ќерката на Јаир

(Мт.9:18-26; Мк.5:21-43)

40 А кога се врати Исус, народот Го пречека,
зашто сите Го очекуваа. 41 И ете, дојде човек,
по име Јаир, кој беше настојник на синагогата,
падна пред Исусовите нозе и Го молеше да
дојде во неговата куќа, 42 зашто имаше ќерка
единица, на околу дванаесет години, која беше
на умирачка.
Кога одеше, народот се туркаше околу Него.
43 Една жена која страдаше дванаесет години од
крвавење, а никој не можеше да ја излекува,
44 Му пристапи одзади и се допре до работ од
Неговата наметка, и веднаш прекрати
крвавењето.
45 А Исус рече: "Кој ме допре?"
И додека сите одрекуваа, Петар рече:
"Господаре, многу народ Те турка и притиска."

[46]Исус пак рече: "Некој ме допре, зашто
почувствував дека сила излезе од Мене."
[47]А штом жената виде дека не може да се
скрие, пристапи трепереjќи, падна пред Него и
кажа пред сиот народ, зошто се допрела до
Него и како оздравела веднаш. [48]А Тој ѝ рече:
"Ќерко, твојата вера те исцели. Оди си со
мир!"
[49]Додека Тој уште зборуваше, дојде некој од
куќата на настојникот и рече: "Ќерка ти умре,
не додевај Му повеќе на Учителот!"
[50]Штом Исус чу, му рече: "Не плаши се!
Само веруваj и ќе ѝ биде добро."
[51]А кога дојде во куќата, не дозволи никому
да влезе со Него, освен на Петар, Јован и
Јаков, и на таткото и мајката на девојчето.
[52]Сите плачеа и тажеа по неа. Тој им рече: "Не
плачете, зашто не е мртва, туку спие!"
[53]Тие Му се потсмеваа зашто знаеја дека е
умрена. [54]А Тој ја фати нејзината рака и
извика: "Чедо, стани!" [55]Духот ѝ се врати, и
стана веднаш, и Тој нареди да ѝ дадат да јаде.
[56]Нејзините родители се стаписаа, а Тој им
заповеда никому да не кажуваат за тоа што се
случило.

**Дванаесеттемина апостоли**
(Мт.10:5-15; Мк.6:7-13)

**9** Потоа ги повика дванаесеттемина и им
даде сила и власт над сите демони, како и
да исцелуваат болести. [2]И ги испрати да го
навестуваат Божјото царство и да исцелуваат
болни. [3]Им рече: "Не земајте ништо за пат: ни
стап, ни торба, ни леб, ни пари! Ниту да имате
по две облеки. [4]И во која куќа и да влезете,
останете таму и оттаму тргнувајте. [5]И ако
некои не ве примат, излезете од нивниот град,
истресете си го правот од нозете, за сведоштво
против нив!" [6]Тогаш тргнаа и одеа по селата,
проповедајќи го Евангелието и исцелувајќи
насекаде.

**Ирод е вознемирен**
(Мт.4:1-12; Мк.6:14-29)

[7]А тетрархот Ирод чу за сè што се случува и
беше многу вознемирен, зашто некои зборуваа
дека Јован воскреснал од мртвите; [8]други дека
се појавил Илија; трети пак дека станал еден

од старите пророци. [9]Ирод рече: ”На Јован јас
му ја отсеков главата, а Кој е Овој за Кого
слушам такви работи?” И бараше да Го види.

### Исус нахранува пет илјади луѓе
(Мт.14:13-21; Мк.6:30-44; Јвн.6:1-14)

[10]А кога се вратија апостолите, Му раскажаа сè
што направиле. И кога ги зеде со Себеси, се
повлече насамо, спроти градот наречен
Бетсаида. [11]Но штом народот разбра за тоа,
тргна по Него. А Тој ги прифати и им
зборуваше за Божјото царство и ги
исцелуваше оние кои имаа потреба од
исцелување.
[12]А кога денот почна да одминува,
дванаесеттемина Му пристапија и Му рекоа:
”Испушти го народот да оди по околните села
и населби, за да најде преноќиште и јадење,
зашто тука сме на пусто место!”
[13]Тој, пак, им рече: ”Дајте им вие јадење!”
А тие рекоа: ”Немаме ништо повеќе од пет
леба и две риби, освен да отидеме и да купиме
храна за сиот овој народ!” [14]Зашто беа околу
пет илјади мажи.
И им рече на Своите ученици: ”Нека
испоседнат во групи по педесет!” [15]И така
направија и ги поседнаа сите. [16]Тој ги зеде
петте лебови и двете риби, погледна кон
небото, ги благослови, ги раскрши и им даваше
на учениците за да ги стават пред народот. [17]И
сите јадеа и се наситија, и ги кренаа парчињата
што останаа полни дванаесет кошеви.

### Петровата изјава
(Мт.16:13-19; Мк.8:27-29)

[18]Кога еднаш се молеше сам, а учениците беа
со Него, ги праша: ”Што вели народот, Кој
Сум Јас?”
[19]Тие Му одговорија: ”Едни велат, Јован
Крстителот, други Илија, а трети дека
воскреснал некој од старите пророци.”
[20]Тогаш им рече: ”А вие што велите, Кој
Сум Јас?”
Петар во одговор рече: ”Божјиот
помазаник!”

**Исус ја претскажува Својата смрт и воскресението**
(Мт.16:20-28; Мк.8:30-9:1)

21 А Тој строго им заповеда никому да не го
кажуваат тоа; 22 велејќи дека Синот Човеков
треба да пропати многу, да биде отфрлен од
старешините, од првосвештениците и од
закониците, да биде убиен и да воскресне на
третиот ден.
23 И на сите им зборуваше: "Ако некој сака
да оди по Мене, нека се откаже од себеси и
нека го зема својот крст секојдневно, и нека
Ме следи! 24 Кој сака да ја спаси својата душа -
ќе ја загуби, а кој ќе ја загуби својата душа
заради Мене, тој ќе ја спаси. 25 Зашто, каква
полза има човекот ако го добие целиот свет, а
самиот себе се загуби или се упропасти?
26 Зашто, од оној кој се срами од Мене и од
Моите зборови, и Синот Човеков ќе се срами
од него кога ќе дојде во Својата слава и во
славата на Таткото и на светите ангели. 27 И
вистина ви велам, има некои меѓу овие што
стојат тука, кои нема да вкусат смрт, додека не
го видат Божјото царство."

**Исусовото преобразување**
(Мт.17:1-8; Мк.9:2-8)

28 А на околу осум дена по овие зборови, Тој ги
зеде со себе Петар, Јован и Јаков и се искачи
на горната да се моли. 29 И додека се молеше,
Неговото лице се измени, а облеката Му стана
бела и сјаеше. 30 И ете, два човека разговараа
со Него; тоа беа Мојсеј и Илија, 31 кои се јавија
во слава и говореа за Неговото заминување,
што требаше да го изврши во Ерусалим. 32 А
сон ги совлада Петар и неговите другари. И
кога се разбудија, ја видоа Неговата слава и
двајцата мажи кои стоеја со Него. 33 И кога тие
се разделуваа од Него, Петар Му рече на Исус:
"Господаре, убаво ни е да останеме тука. Да
направиме три шатори: еден за Тебе, еден за
Мојсеј, еден за Илија" - не сфаќајќи самиот
што зборува.
34 И додека тој уште го зборуваше тоа, дојде
облак и ги засени и се исплашија кога влегоа
во облакот. 35 А од облакот дојде глас кој
велеше: "Овој е Мојот Син, Мојот Избраник!
Него Слушајте Го!" 36 Кога гласот заврши, Исус

се најде Сам. Тие пак молчеа и никому ништо
не кажуваа во тие дни за она што го видоа.

**Исус исцелува момче со нечист дух**
(Мт.17:14-18; Мк.9:14-27)

37 А на другиот ден, кога слегуваа од горката, Го
пречека многу народ. 38 И ете, еден човек од
народот извика: "Учителе, Те молам, да го
видиш мојот син, зашто ми е единец! 39 Ете, дух
го напаѓа и почнува одеднаш да вика, и го
фрла во грч со пена на устата и кога ќе го
нападне, одвај го напушта. 40 Ги молев Твоите
ученици да го истераат, но не можеа."
41 Исус пак одговори и рече: "О, неверно и
изопачено поколение, до кога ќе бидам со вас
и до кога ќе ве трпам? Доведи го син ти тука!"
42 И додека му приоѓаше, демонот го кутна
наземи и почна да го крши; но Исус го прекори
нечистиот дух и го исцели момчето и му го
предаде на татко му.

**Исус повторно ја претскажува Својата смрт**
(Мт.17:22,23; Мк.9:30-32)

43 И сите се восхитија на Божјото величество. И
додека сите беа вчудовидени од сето она што
го направи, Тој им рече на Своите ученици:
44 "Чујте ги овие зборови: нека ви одѕвонуваат
во ушите: 'Синот Човеков ќе биде предаден во
човечки раце!" 45 Но тие не ја разбраа таа
изјава, зашто беше скриена од нив, за да не ја
разберат, а се плашеа да го прашаат за неа.

**Исус поставува дете пред Своите ученици**
(Мт.18:1-5; Мк.9:33-37)

46 И се јави расправија - кој од нив ќе биде
најголем? 47 А Исус, знаејќи ја мислата на
нивните срца, зеде едно дете и го постави крај
Себеси, 48 и им рече: "Тој што го прима ова
дете во Мое име, Мене Ме прима. А кој Ме
прима Мене, Го прима Оној Кој Ме прати;
зашто, оној кој е најмал меѓу сите вас, тој е
голем."

**Други кои дејствуваат во Христовото име**
(Мк.9:38-40)

49 А Јован проговори и рече: "Господаре,
видовме еден кој истерува демони во Твое име,
и му забранивме, зашто не оди по нас."

50Исус пак му рече: "Не бранете му. Зашто, кој не е против вас, тој е за вас."

### Самарјанско село го отфрла Исуса

51 А кога дојде време да се вознесе, Тој цврсто
реши да отиде во Ерусалим; 52и испрати
гласници пред Себе. Тие заминаа и дојдоа во
едно самарјанско село - да подготват место за
Него. 53Но таму не Го примија, зашто беше
тргнал кон Ерусалим. 54Кога го видоа тоа
учениците Јаков и Јован, рекоа: "Господи,
сакаш ли да заповедаме да слезе оган од небото
и да ги истреби?" 55 А Тој се заврте и ги прекори,
велејќи: "Вие не знаете со каков дух сте; 56зашто
Синот Човеков не дојде да погубува човечки
души, туку да ги спаси." И отидоа во друго село.

### Божјото царство пред сè
(Мт.8:19-22)

57И додека одеа по патот, еден му рече: "Ќе Те следам каде и да одиш."

58Исус пак му рече: "Лисиците имаат дувла и небесните птици - гнезда, а Синот Човеков нема каде да засолне глава."

59А на друг му рече: "Оди по Мене!"

Но тој рече: "Господи, дозволи ми најнапред да појдам и да го погребам татко ми."

60Но Тој рече: "Остави ги мртвите да ги погребуваат своите мртовци. А ти, оди и навестувај го Божјото царство! "

61 А трет рече: "Јас ќе Те следам, Господи, но дозволи ми прво да се збогувам со домашните!"

62Исус пак му рече: "Никој, кој ја ставил својата рака на ралото, а погледнува наназад, не е достоен за Божјото царство."

### Исус испраќа седумдесет ученици

10 Потоа Господ определи седумдесетмина
други и ги испрати, по двајца, пред Себе
во секој град и во секое место, каде што
сакаше да појде. 2И им рече: "Жетвата е
голема, а работниците се малку. Затоа молете
Го Господарот на жетвата да испрати
работници на Својата жетва. 3Одете! Ете, Јас
ве праќам како јагниња меѓу волци. 4Не носете
ни чекмеже, ни торба, ниту обувки и по пат не
поздравувајте никого!

[5]И во која куќа ќе влезете, најнапред речете:
"Мир во овој дом!" [6]И ако има таму човек на
мирот, вашиот мир ќе остане на него; а ако
нема, ќе се врати кај вас. [7]Останете во таа
куќа, јадете и пијте што ќе ви дадат, зашто
работникот ја заслужува својата заработка. Не
минувајте од куќа во куќа.
[8]И ако влезете во некој град и ве примат,
јадете што ќе изнесат пред вас! [9]Исцелувајте ги
болните во него и говорете им: "Божјото
царство се приближи до вас!" [10]Ако пак влезете
во некој град и не ве примат, излезете на
неговите улици и речете: [11]"И правот од вашиот
град, што се залепил на нашите нозе, ви го
истресуваме; но знајте го ова - Божјото царство
се приближи." [12]Ви велам - полесно ќе му биде
на Содом во оној ден, отколку на тој град."

**Тешко на непокајаните градови**
(Мт.11:20-24)

[13]"Тешко тебе, Хоразине! Тешко тебе,
Бетсаидо! Зашто ако во Тир и Сидон беа
извршени моќните дела што се случија кај вас,
веќе одамна би се покајале, облечени во
врекишта и во пепел. [14]Но на Тир и Сидон
полесно ќе им биде на Судот, отколку вам! [15]А
ти Капернауме, зар ќе се издигаш до небо? До
адот ќе бидеш спуштен!
[16]Кој ве слуша вас, Мене Ме слуша, и кој ве
отфрла вас, Мене Ме отфрла, а кој Ме отфрла
Мене, Го отфрла Оној Кој Ме прати."

**Враќањето на седумдесеттемина**

[17]А седумдесеттемина се вратија со радост и
рекоа: "Господи, дури и демоните ни се
покоруваат во Твое име."
[18]А Тој им рече: "Го гледав сатаната како
паѓа од небото, како молња! [19]Ете, ви давам
власт да газите на змии и на скорпии и над
секоја непријателска сила, и ништо нема да ви
напакости. [20]Но не радувајте се на тоа дека
духовите ви се покоруваат, туку радувајте се
дека вашите имиња се запишани на небесата!"

**Исус Го прославува Бога**
(Мт.11:25-27; 13:16,17)

[21]Во истиот час Тој многу се зарадува во
Светиот Дух и рече: "Те славам, Татко,

Господар на небото и на земјата, што го скри
ова од мудрите и умните, а им го откри на
малите деца. Да, Татко, зашто таква Ти беше
Твојата волја.
[22]Мојот Татко Ми предаде сè! И никој не
знае Кој е Синот, освен Таткото; и Кој е
Таткото - освен Синот, и оној на кого Синот
сака да му открие."
[23]И кога се обрати кон учениците, им рече
насамо: "Блажени се очите кои го гледаат ова
што вие го гледате! [24]Зашто, ви велам дека
многу пророци и цареви сакаа да го видат тоа
што вие го гледате, а не го видоа, и да го чујат
она што вие го слушате, а не го чуја."

**Милосрдниот самарјанин**

[25]И ете, еден толкувач на Законот стана да Го
искушува и Го праша: "Учителе, што треба да
правам за да наследам вечен живот?"
[26]Тој му рече: "Што е напишано во Законот?
Што читаш?"
[27]А тој одговори, велејќи: "Љуби Го Господ,
својот Бог со сето свое срце, со сета своја
душа, со сета своја сила и со сиот свој ум, и
својот ближен како себеси!"
[28]На тоа Исус му рече: "Точно одговори!
Прави го тоа и ќе живееш!"
[29]Но тој, сакајќи да се оправда, Го праша
Исуса: "А кој е мојот ближен?"
[30]Исус му одговори, велејќи му: "Еден човек,
слегувајќи од Ерусалим во Ерихон, налета на
разбојници кои го соблекоа и го ранија, го
оставија полумртов и си отидоа. [31]А случајно
по истиот пат слегуваше еден свештеник и
кога го виде, го одмина. [32]Исто така и еден
левит, кога дојде таму и кога го виде - го
одмина. [33]А еден патник, самарјанин, дојде до
него и кога го виде, се сожали. [34]Му се
приближи, му ги полеа раните со масло и вино
и му ги преврза; потоа го качи на своето
добиче, го однесе во гостилницата и се
погрижи за него. [35]Утредента извади два
денарии, му ги даде на гостилничарот и му
рече: 'Погрижи се за него, а ако потрошиш
нешто повеќе, ќе ти платам на враќање.'
[36]Што мислиш, кој од тие тројца му беше
ближен на оној кој падна во рацете на
разбојниците?"

37Тој одговори: "Оној што му укажа
милосрдност."
Исус му рече: "Оди и ти прави така."

## Посета на Марта и Марија

38Кога одеа, влезе во едно село, а некоја жена,
по име Марта, Го покани во својот дом. 39Таа
имаше сестра што се викаше Марија, која
седна крај Господовите нозе и го слушаше
Неговото слово. 40А Марта се трудеше многу
да Му служи што подобро. Таа пристапи и
рече: "Господи! Зар не Те засега тоа што
сестра ми ме остави сама да Те служам? Речи ѝ
да ми помогне!"
41А Господ ѝ одговори, велејќи: "Марта!
Марта! Ти си загрижена и вознемирена за
многу нешта; 42а само некои работи се
потребни, всушност само една. Марија го избра
добриот дел, што нема да ѝ се одземе."

## Исус поучува за молитвата

(Мт.6:9-15; 7:7-11)

11 А кога се молеше на едно место и кога
престана, еден од Неговите ученици Му
рече: "Господи, научи нè да се молиме, како
што и Јован ги научи своите ученици!"
2А Тој им рече: "Кога се молите,
изговарајте:

"Татко, нека биде свето Твоето име!
Нека дојде Твоето Царство!
3Нашиот насушен леб,
давај ни го секој ден!
4Прости ни ги нашите гревови,
зашто и ние самите
му ги проштаваме на секој должник!
И не воведувај нè во искушение!"

5И им рече: "Ако некој од вас има пријател и
појде кај него на полноќ, и му рече: 'Пријателе,
дај ми на заем три леба, 6зашто ми дојде
пријател од пат, а немам што да ставам пред
него', 7а оној однатре му одговори: 'Не додевај
ми, вратата е веќе затворена, а децата ми се со
мене в постела, не можам да станам да ти
дадам', 8ви велам, ако и не би станал да му даде
затоа што му е пријател, ќе стане заради
неговото настојување и ќе му даде колку што
му треба.

[9]А Јас ви велам: 'Молете и ќе ви биде
дадено! Барајте и ќе најдете! Чукајте, и ќе ви
биде отворено! [10]Зашто секој кој моли, прима;
и кој бара, наоѓа; а на оној кој чука, ќе му биде
отворено.
[11]И кој е оној татко меѓу вас, што ќе му даде
на својот син камен, ако побара леб? Или, ако
побара риба, да му даде место риба, змија?
[12]Или ако побара јајце да му даде скорпија? [13]И
така, ако вие кои сте зли, можете да им давате
добри дарови на своите деца, колку повеќе
небесниот Татко ќе им го даде Светиот Дух на
оние кои Го молат?'

**Исус и Белзебуб**
(Мт.12:22-30; Мк.3:22-27)

[14]Еднаш истеруваше демон, кој беше нем. И
кога демонот излезе, немиот проговори, а
народот се восхити. [15]А некои од нив рекоа:
"Тој ги изгонува демоните со помош на
Белзебуб, принцот на демоните. [16]Другите пак
го искушуваа и бараа од Него знак од небото.
[17]А Тој ги знаеше нивните мисли и им рече:
"Ќе се испусти секое царство, ако се раздели
во себеси, и домот разделен однатре - паѓа. [18]И
ако сатаната се раздели во себеси, како ќе се
одржи неговото царство? А вие велите дека
изгонувам демони со помош на Белзебуб, [19]И
ако Јас изгонувам демони преку Белзебуб,
тогаш со чија помош ги изгонуваат вашите
синови? Ете затоа тие ќе ви бидат судии. [20]Но
ако изгонувам демони со Божјиот прст, значи
дека Божјото царство дошло кај вас.
[21]Кога силен, вооружен човек, го чува својот
дом, над неговиот имот владее мир. [22]Но ако
дојде посилен од него и го нападне и совлада,
ќе му го одземе оружјето на кое се беше
надевал, и ќе го раздели ограбеното.
[23]Кој не е со Мене, тој е против Мене, и кој
не собира со Мене, растура!

**Враќање на нечистиот дух**
(Мт.12:43-45)

[24]Кога нечистиот дух ќе излезе од човекот, тој
талка по безводни места и бара спокојство. И
кога нема да најде, вели: 'Ќе се вратам во
својот дом, од каде што излегов.' [25]И кога ќе
дојде, го наоѓа изметен и суреден. [26]Тогаш оди

и зема седум други демони, полоши од себе, а
кога ќе влезат живеат таму, па последната
состојба на тој човек станува полоша од
првата.”

**Вистински благослов**

27 А кога го зборуваше тоа, една жена од
народот, извика: ”Блажена е утробата која Те
носела и градите кои те доеле.”
28 А Тој рече: ”Напротив, блажени се оние
кои го слушаат Божјото слово и го пазат.”

**Барање чудотворен знак**
(Мт.12:38-42; Мк.8:12)

29 А кога народот се собираше, Тој почна да
зборува: ”Ова поколение е зло поколение;
бара знак, но нема да му биде даден, освен
знакот на Јона. 30 Имено, како што Јона им
беше знак на Ниневијците, така и Синот
Човеков ќе биде за ова поколение. 31 Царицата
на Југот ќе се јави на суд со луѓето од ова
поколение и ќе го осуди; зашто дојде од крајот
на земјата, за да ја чуе Соломоновата мудрост.
А ете, тука има нешто поголемо од Соломон!
32 Ниневијците ќе се јават на суд со ова
поколение и ќе го осудат, зашто се покајаа од
проповедта на Јона, а ете, тука има нешто
поголемо од Јона!

**Светилката не е за криење**
(Мт.5:15; 6:22,23)

33 Никој не става запалена светилка на скриено
место или под вршник, туку на свеќник, за да ја
видат светлината оние кои влегуваат.
34 Светилката на телото е твоето око. Ако
твоето око е бистро - целото твое тело е
осветлено; ако пак е зло, и твоето тело е
исполнето со темнина. 35 Затоа внимавај,
светлината што е во тебе да не биде темнина!
36 Ако целото твое тело е полно со светлина,
без да има темен дел, ќе биде целосно
осветлено, како кога светилката те осветлува
со своите зраци.”

**Закана спрема законициите и фарисеите**
(Мт.23:1-36; Мк.12:38-40; Лк.20:45-47)

37 И додека Тој зборуваше, еден фарисеј Го
покани на ручек кај него; Тој влезе и седна крај

трпезата. 38А штом фарисејот го виде тоа, се
зачуди зашто не се изми пред да јаде.
39А Господ му рече: "Точно, вие фарисеите ја
чистите надворешноста на чашата и чинијата,
а вашата внатрешност е полна со грабеж и
лукавство. 40Безумници! Зар Оној Кој ја
создаде надворешноста, не ја создаде и
внатрешноста? 41Туку, дајте го како милостина
тоа што е внатре, и ете, сè ќе ви биде чисто.
42Но, тешко вам, фарисеи, кои давате
десеток од нане и од горчлива трева, и од
секаков зеленчук, а ги занемарувате правдата
и Божјата љубов! Ова требаше да го правите
без да ги запоставите и другите работи.
43Тешко вам, фарисеи, зашто ги сакате
првите места во синагогите и поздравите по
пазарите.
44Тешко вам, зашто сте како гробови, што не
се забележуваат, па луѓето што газат преку
нив не ги знаат."
45Тогаш еден од закониците Му одговори,
велејќи Му: "Учителе, кога го зборуваш тоа, и
нас нè навредуваш."
46Тој пак им рече: "Горко ви вам - законици,
зашто ги товарите луѓето со бремиња што
тешко се носат, а вие самите ни со прст не се
допирате до бремињата.
47Тешко вам, зашто им градите надгробни
споменици на пророците, а татковците ваши ги
убија! 48Па така, вие сте сведоци за делата на
вашите татковци и се согласувате со нив;
зашто тие и ги убија, а вие им градите
гробници. 49Затоа и Божјата мудрост вели: 'Ќе
им испратам пророци и апостоли, и едни ќе
убијат, а други ќе прогонат, 50за да се побара од
ова поколение крвта на сите пророци пролеана
од создавањето на светот: 51од крвта на Авел,
па сè до крвта на Захарија кој загина меѓу
жртвеникот и светилиштето. Да, ви велам, ќе
се бара од ова поколение.
52Тешко вам, законици, зашто го зедовте
клучот од знаењето - самите не влеговте, а им
попречивте на оние кои сакаа да влезат."
53А кога излезе оттаму, закониците и
фарисеите многу се разгневија на Него и
почнаа да Го испитуваат за многу работи,
54дебнејќи Го да Го фатат за некој збор.

**Лицемерството ќе биде откриено**

12 Во меѓувреме се собраа едночудо луѓе,
па се газеа едни со други. Тој почна да
им зборува првин на Своите ученици: "Пазете
се од фарисејскиот квас, што е лицемерство!
2Нема ништо скриено, што не ќе се открие,
ниту тајно, што не ќе се дознае! 3Затоа, тоа
што сте го рекле во темнина, ќе се чуе на
видело, и што сте го шепотеле во собите, ќе
биде разгласено од покривите.

**Страхопочит кон Бог**
(Мт.10:28-31)

4А вам, пријатели, ви велам: не плашете се од
оние што го убиваат телото, а потоа не можат
ништо повеќе да сторат! 5Туку ќе ве
предупредам од кого да се плашите: плашете
се од Оној Кој откако ќе убие има власт да
фрли во пеколот! Да, ви велам, плашете се од
Него! 6Зар не се продаваат две врапчиња за
две парички? И ниедно од нив не е заборавено
пред Бог. 7А вам ви се изброени и сите влакна
на главата! Не плашете се! Вие вредите повеќе
од многу врапчиња.

**Исповед на Христос пред другите луѓе**
(Мт.10:19,20,32,33; 12:32)

8И ви велам: секој што ќе Ме признае Мене
пред луѓето, и Синот Човеков ќе го признае
него пред Божјите ангели; 9а кој ќе се откаже
од Мене пред луѓето, ќе биде откажан пред
Божјите ангели. 10На секој што ќе рече збор
против Синот Човеков, ќе му биде простено,
но на оној кој ќе похули против Светиот Дух,
нема да му биде простено.
11И кога ќе ве одведат во синагогите, пред
управителите и властите, не грижете се за тоа
како и што ќе кажете во ваша одбрана,
12зашто Светиот Дух ќе ве научи во истиот час
што треба да кажете!

**Богатиот безумник**

13Тогаш некој од толпата Му рече: "Учителе,
кажи му на брат ми да го подели наследството
со мене!"
14А Тој му рече: "Човече, кој Ме поставил
Мене за судија или за делител над вас?" 15И им
рече: "Внимавајте и чувајте се од секој вид на

алчност, зашто животот на човекот не се
состои во изобилството на неговиот имот!"
[16]И им кажа и споредба, велејќи: "Земјата на
еден богат човек многу му роди. [17]И
размислуваше во себеси: 'Што да направам, ќе
немам каде да ги соберам плодовите?'
[18]Потем рече: 'Ќе сторам вака: ќе ги урнам
амбарите и ќе изградам поголеми и таму ќе го
соберам сето жито и целата летнина. [19]Е,
тогаш ќе ѝ речам на својата душа: душо, имаш
јадачка и пијачка за многу години; почивај,
јади, пиј и весели се!'
[20]Ама Бог му рече: "Безумен човече, вечерва
ќе ти ја побарам душата! Чие ќе биде сето тоа
што го натрупа?'
[21]Така поминува секој што собира богатство
за себе, а не е богат во Бога."

**Исус против земните грижи**
(Мт.6:19-21; 24-34)

[22]И уште им рече на учениците: "Затоа ви
велам: не бидете загрижени за својот живот -
што ќе јадете, ниту за своето тело - што ќе
облечете; [23]зашто животот е повеќе од
храната, а телото од облеката. [24]Погледнете ги
гавраните, ниту сеат, ниту жнеат; немаат ни
складови, ни амбари, а сепак Бог ги храни. А
вие вредите многу повеќе од птиците! [25]А кој
од вас може грижејќи се, да ѝ додаде еден
лакот на својата става? [26]И така, ако не
можете да го направите ни најмалото, зошто
сте загрижени за другото?
[27]Погледнете како растат криновите. Тие не
се трудат и не предат; а Јас ви велам дека ни
Соломон, во сета своја слава, не се облече како
еден од нив. [28]Ако Бог така ја облекува
тревата в поле, што денес ја има, а утре се
фрла в оган, колку повеќе вас, маловерни? [29]И
не гледајте што ќе јадете и што ќе пиете, и не
бидете загрижени! [30]Сето тоа го бараат луѓето
од овој свет, а вашиот Татко знае дека тоа ви е
потребно. [31]Туку барајте го Неговото царство,
и тоа ќе ви се придодаде!
[32]Не плаши се, мало стадо, зашто вашиот
Татко со радост реши да ви го даде Царството.
[33]Продајте го својот имот и дајте го како
милостина! Направете си торби што не
излитуваат, неисцрпно богатство на небесата,

каде крадец не се приближува, ниту молец
изедува, [34]зашто каде што е вашето богатство
таму ќе биде и вашето срце."

**Будни слуги**
(Мт.24:45-51)

[35]Бидете подготвени и запалете ги светилките!
[36]А вие бидете како луѓе кои го чекаат својот
господар кога се враќа од свадба, за да му
отворат веднаш штом ќе дојде и чукне.
[37]Блажени се оние слуги кои господарот ќе ги
најде будни кога ќе си дојде! Вистина ви велам
дека ќе им рече да прилегнат крај трпезата и
ќе дојде да им служи. [38]И ако дојде во втората
или третата стража и ги најде така, блазе си
им. [39]Но, знајте го ова: ако домаќинот знае во
кој час ќе дојде крадецот, нема да дозволи да
му провали во куќата. [40]И вие бидете
подготвени, зашто Синот Човеков ќе дојде во
час кога не Го очекувате!"

**Врши ја Божјата волја**

[41]Тогаш Петар рече: "Господи, само нам ли ни
ја кажуваш оваа споредба или на сите?"
[42]А Господ рече: "Кој е тој верен и разумен
настојник, кого господарот ќе го постави над
своите слуги, за да им дава храна на време?
[43]Блажен е оној слуга, кого господарот, кога ќе
се врати, ќе го најде да прави така! [44]Вистина
ви велам, ќе го постави над целиот свој имот.
[45]Но ако тој слуга рече во своето срце: 'Мојот
господар нема скоро да дојде', па почне да ги
тепа слугите и слугинките, да јаде, да пие и да
се опива; [46]господарот на тој слуга ќе дојде во
ден кога не го очекува, и во час што не го знае,
и ќе го раскине на парчиња и ќе го прати кај
неверните.
[47]А оној слуга, кој ја знаел волјата на својот
господар, а не приготвил и не постапил според
неговата волја, ќе биде многу тепан. [48]А оној
кој не знаел, а направил нешто што заслужува
камшикување, ќе биде малку тепан. Од секој,
кому му е дадено многу, многу ќе се бара, а
кому му е доверено многу, од него ќе се бара
уште повеќе."

**Нема согласност**

[49]"Дојдов да фрлам оган на земјата, и колку би

сакал веќе да е запален! 50Но треба да бидам
крстен, и колку ми е тешко додека не се
изврши тоа. 51Мислите ли дека дојдов да
донесам мир на земјата? Не, ви велам, туку
раздор, 52зашто отсега петмина во една куќа ќе
бидат разделени: тројца против двајца, двајца
против тројца. 53Ќе се разделат татко против
син, и син против татко; мајка против ќерка, и
ќерка против мајка; свекрва против снаа, и
снаа против свекрва."

**Препознавање на времето**
(Мт.16:2,3)

54А на народот му рече: "Кога гледате дека се
дига облак од запад, веднаш велите: 'Доаѓа
бура' - и се збиднува. 55И кога гледате дека
дува југен ветар, велите: 'Ќе биде жешко и се
збиднува. 56Лицемери! Умеете да ги
протолкувате појавите на небото и земјата,
како тогаш не го препознавате ова време?

**Помирување со оној што обвинува**
(Мт.5:25,26)

57А зошто сами за себе не процените што е
право? 58Зашто, кога одиш со својот противник
кај управникот, погрижи сè уште по пат да се
спогодиш со него, за да не те предаде на
судијата, а судијата да те предаде на
извршителот, а тој да те фрли в зандана. 59Ти
велам, нема да излезеш оттаму, додека не ја
дадеш и последната пара."

**Повик кон покајание**

13 Токму во тоа време дојдоа некои и Го
известија што се случи со Галилејците,
чија крв Пилат ја измеша со крвта на нивните
жртви. 2Тој одговори, велејќи им: "Мислите
дека тие Галилејци беа повеќе грешни од
останатите Галилејци, па затоа настрадаа
така? 3Не, ви велам, но ако не се покаете, сите
така ќе загинете. 4Или мислите дека оние
осумнаесет души, врз кои падна Силоамската
кула и ги уби, беа повиновни од сите луѓе кои
живеат во Ерусалим? 5Не, ви велам! Но ако не
се покаете, сите така ќе загинете."

**Споредбата за неплодната смоква**

6Ја кажа и оваа споредба: "Некој човек беше

насадил смоква во своето лозје, па дојде да
побара плод на неа, но не најде. [7]Тогаш му
рече на лозарот: "Еве, веќе три години доаѓам
и барам плод на оваа смоква, но не наоѓам.
Пресечи ја! Зошто и натаму да ја иcпостува
земјата?"
[8]Но тој му одговори, велејќи: "Господине,
остави ја уште оваа година, додека раскопам
околу неа и ја наѓубрам, [9]па можеби ќе роди
идната година, ако не пресечи ја.

### Исцелување на жена во сабота

[10]А кога поучуваше во сабота, во една
синагога, [11]ете, таму беше една жена, која
осумнаесет години имаше болест предизвикана
од дух, и беше свиткана вудве и не можеше да
се исправи. [12]Штом Исус ја виде, ја повика и ѝ
рече: "Жено, избавена си од својата болест,
[13]па ги стави рацете врз неа, а таа веднаш се
исправи и Го славеше Бога.
[14]А настојникот на синагогата Му забележа
дека Исус исцели во сабота, па му рече на
народот: "Има шест дена кога треба да се
работи! Во тие денови доаѓајте и лекувајте се!
А не во саботен ден!"
[15]Но Господ му одговори, велејќи:
"Лицемери! Дали секој од вас не го одврзува
својот вол или магаре од јаслите во сабота и не
го води ли да го напои? [16]А оваа жена,
Авраамова ќерка, која сатаната ја врзал веќе
осумнаесет години, не требаше ли да биде
ослободена од таа врска во саботен ден?"
[17]И кога го рече тоа, се засрамија сите
Негови противници, а целиот народ им се
радуваше на сите славни дела што ги изврши.

### Споредбата за синаповото зрно и квасот
(Мт.13:31-33; Мк.4:30-32)

[18]Потоа рече: "На што прилега Божјото
царство и со што да го споредам? [19]Прилега на
синапово зрно, што човек го зема и го посејува
во својата градина, каде израснува и станува
големо дрво, а небесните птици прават гнезда
на неговите гранки."
[20]И пак рече: "Со што да го споредам
Божјото царство? [21]Тоа прилега на квасот, што
се зема и се замесува во три мери брашно,
додека сето тоа не скисне."

**Тесната порта**

22И патувајќи кон Ерусалим, минуваше низ
градови и села и поучуваше. 23А некој му рече:
"Господи, малку ли се оние што се спасуваат?"
Тој пак им рече: 24"Настојувајте да влезете
низ тесната врата, зашто ви велам: мнозина ќе
посакаат да влезат, но не ќе можат. 25Кога
домаќинот ќе стане и ќе ја затвори вратата,
ако вие останете надвор и почнете да чукате и
да викате: "Господаре, отвори ни!", Тој ќе ви
одговори: "Не знам од каде сте!"

26Тогаш ќе почнете да зборувате: "Јадевме и
пиевме пред Тебе, а Ти поучуваше по нашите
улици."

27А Тој ќе ви рече: "Ви велам, не знам од
каде сте! Отстапете од Мене сите вие што
вршите неправда!"

28Ќе има лелек и чкртање со заби, кога ќе ги
видите Авраам, Исак, Јаков и сите пророци во
Божјото царство, а себеси - истерани надвор.
29И ќе дојдат од исток и запад, од север и југ, и
ќе седнат во Божјото царство. 30И ете, има
последни што ќе бидат први, и има први што
ќе бидат последни."

**Исус тагува над Ерусалим**

(Мт.23:37-39)

31И во истиот час пристапија некои фарисеи и
Му рекоа: "Излези и оди си оттука, зашто
Ирод сака да Те убие!" 32Тој им рече: "Одете и
кажете ѝ на таа лисица: 'Еве изгонувам демони
и исцелувам денес и утре, а третиот ден ќе
завршам. 33Но денес, утре и задутре треба да
патувам, зашто не чини пророк да загине
надвор од Ерусалим.'"

34"Ерусалиме, Ерусалиме, ти што ги убиваш
пророците и со камења ги погубуваш оние што
се испратени кај тебе, колкупати сакав да ги
соберам твоите деца, како квачката своите
пилиња под крилјата, но не сакавте! 35Еве, ви
останува пуст вашиот дом. И ви велам: нема да
Ме видите додека не дојде време да кажете:
'благословен е Оној Кој доаѓа во Господово
име!'"

**Исус исцелува болен од водена болест во сабота**

**14** Кога еднаш во саботен ден влезе во
куќата на некој фарисејски старешина
за да јаде леб, тие будно Го набљудуваа. [2]И
ете, пред Него беше еден човек кој страдаше
од водена болест. [3]Исус проговори и им рече
на законициите и фарисеите: "Дали е дозволено
или не е да се лекува во сабота?" [4]Тие молчеа.
А Тој го допре, го исцели и го пушти.
[5]А ним им рече: "Кој од вас, кога ќе му
падне синот или волот в бунар, не ќе го извади
веднаш во саботен ден?" [6]И не можеа ништо
да Му одговорат на тоа.

**Исус поучува на понизност**

[7]А на гостите им кажа споредба, кога забележа
како тие ги избраа почесните места и им рече:
[8]"Кога ќе те покани некој на свадбена
гоштавка, не седнувај на почесно место да не
би да е поканет случајно некој кој е поугледен
од тебе, [9]па оној што те поканил и тебе и него
да не дојде и да ти каже: 'Отстапи му го
местото на овој!' И тогаш ќе треба засрамен да
го заземеш последното место. [10]Но, кога ќе те
поканат, оди и прилегни на последното место,
па оној што те поканил, кога ќе дојде, да ти
каже: 'Пријателе, премести се погоре!' Тогаш
ќе имаш чест пред сите што се со тебе крај
трпезата. [11]Зашто, секој кој се возвишува, ќе
биде понижен; а кој се понизува, ќе биде
возвишен."
[12]Му рече и на оној што Го покани: "Кога
даваш ручек или вечера, не кани ги своите
пријатели, ни твоите браќа, роднините, ниту
богатите соседи, за да не те поканат и тие и да
ти биде возвратено. [13]Туку кога даваш
гоштавка, покани ги бедните, сакатите, куците
и слепите! [14]И ќе бидеш блажен, зашто немаат
со што да ти вратат! Ќе ти биде возвратено
при воскресението на праведниците."

**Споредбата за големата гозба**
(Мт.22:1-10)

[15]Кога го чу тоа еден од гостите, Му рече:
"Блажен е оној кој ќе јаде леб во Божјото
царство! "
[16]А Тој му рече: "Еден човек приготви

голема вечера и покани мнозина. [17]А кога
дојде време за вечера, го испрати својот слуга
да им рече на поканетите: 'Повелете, зашто
трпезата е готова!'
[18]А тие, како договорени, почнаа да се
извинуваат. Првиот рече: 'Купив нива и треба
да појдам да ја видам. Те молам, извини ме!'
[19]Другиот му рече: 'Купив пет ѕевгари
волови, па ќе одам да ги испробам, те молам,
извини ме!'
[20]И третиот рече: 'Се оженив, затоа не
можам да дојдам!'
[21]Слугата се врати и му го кажа тоа на својот
господар. Тогаш домаќинот се разгневи и му
рече на својот слуга: 'Излези бргу по
крстосниците и градските улици и доведи ги
ваму бедните, сакатите, слепите и куците!'
[22]А слугата му рече: 'Господаре, направено е
како што заповеда, но има уште место.'
[23]И господарот му рече на слугата: 'Излези
по патиштата и по оградите и викни ги да
дојдат, за да ми се наполни домов. [24]Зашто ви
велам: ниеден од тие што беа поканети нема да
вкуси од мојата вечера.'"

## Љуби Го Исус повеќе од себеси

[25]Кога едночудо народ одеше по него, Тој се
обѕрна и им рече: [26]"Ако некој дојде кај Мене,
а не ги замрази: таткото, мајката, жената,
децата, браќата, сестрите, па и својата
сопствена душа, не може да биде Мој ученик.
[27]Кој не го носи својот крст и не оди по Мене,
не може да биде Мој ученик.
[28]Зашто, кој од вас, кога сака да изгради
кула, не ќе седне прво да ги пресмета
трошоците, дали има со што да ја заврши?
[29]Инаку, откога ќе ја постави основата, а не
може да заврши, сите што гледаат ќе почнат да
се подбиваат, велејќи: [30]'Овој човек почна да
гради, а не може да заврши!'
[31]Или, кој цар кога оди на војна против друг
цар, прво не ќе седне да се посоветува, може ли
со десет илјади да издржи пред оној кој иде
против него со дваесет илјади? [32]Ако не може,
испраќа пратеници додека е оној уште далеку и
моли за мир. [33]И така, ако некој од вас не се
откаже од сѐ што има, не може да биде Мој
ученик."

**Сол**
(Мт.5:13; Мк.9:50)
34Солта е добра. Но ако таа стане блуткава, со
што ќе се осоли? 35Не е добра ни за почвата,
ни за ѓубрето, па ја исфрлаат надвор.
Кој има уши да слуша - нека слушне."

**Загубената овца**
(Мт.18:12-14)

**15** Сите даночници и грешници се собираа
околу Него, за да Го слушаат. 2А
фарисеите и законициите пак мрмореа, велејќи:
"Овој прима грешници и јаде со нив."
3Тогаш им ја кажа оваа споредба: 4"Кој од
вас, ако има сто овци, и загуби една од нив, не
ќе ги остави деведесет и деветте во пустината
и не ќе тргне по загубената, додека не ја најде.
5А кога ќе ја најде, ќе ја крене на своите
рамена радувајќи се 6и кога ќе дојде дома, ќе ги
викне пријателите и соседите и ќе им рече:
'Радувајте се со мене, зашто ја најдов својата
изгубена овца!' 7Ви велам: поголема радост ќе
има на небото, за еден грешник кој се кае,
отколку за деведесет и девет праведници, кои
немаат потреба од каење."

**Изгубената паричка**

8"Или, која жена, ако има десет сребреници и
загуби еден, нема да запали светилка, и не ќе ја
мете куќата, и не ќе го бара внимателно,
додека не го најде? 9А кога ќе го најде, ќе ги
викне пријателите и соседите и ќе им рече:
'Радувајте се со мене, зашто го најдов
сребреникот што го загубив!' 10На ист начин,
ви велам, се радуваат Божјите ангели, заради
еден грешник, кој се кае."

**Загубениот син**

11И рече: "Еден човек имаше два сина.
12Помладиот од нив му рече на татка си:
'Татко, дај ми го делот од имотот, што ми
припаѓа!' И тој им го раздели имотот.
13А по неколку дена помладиот син собра сè
што беше негово и замина во далечна земја и
таму го потроши својот имот, живеејќи
развратно. 14Кога потроши сè, настана голем
глад во таа земја, и тој се најде во скудност.
15Тогаш отиде и се здружи со еден тамошен

човек, а тој го испрати на своите полиња, за да
ги пасе свињите. [16]И страден беше да го
наполни својот желудник со рогачки што ги
јадеа свињите, но никој не му ги даваше.
[17]А кога дојде на себеси, рече: 'Колку
момоци кај татко ми имаат леб во изобилство,
а јас овде умирам од глад! [18]Ќе станам и ќе си
појдам кај татко ми, па ќе му речам: 'Татко,
згрешив спрема небото и пред тебе; [19]не сум
веќе достоен да се нарекувам твој син. Прими
ме како еден од твоите момоци!' [20]И стана и
тргна кон татка си.
И кога беше уште далеку, неговиот татко го
здогледа и се сожали, па се стрча кон него, му
се фрли на вратот и го целиваше.
[21]А синот му рече: 'Татко, згрешив спрема
небото и пред тебе. Не сум веќе достоен да се
нарекувам твој син!'
[22]Но таткото им рече на своите слуги: 'Бргу,
донесете ја најубавата облека, облечете го и
ставете му прстен на раката, и обувки на
нозете. [23]Дотерајте го згоеното теле и
заколете го, да јадеме и да се веселиме, [24]зашто
овој мој син беше мртов и оживе, беше загубен
и се најде.' И почнаа да се веселат.
[25]А неговиот постар син беше в поле. Кога
се враќаше и се приближи до куќата, чу песна
и играње; [26]па повика еден од слугите и го
праша што е тоа. [27]А тој му рече: 'Брат ти си
дојде и твојот татко го закла згоеното теле,
бидејќи се врати жив и здрав.'
[28]Тој се налути и не сакаше да влезе, а
неговиот татко излезе и почна да го моли. [29]А
тој му одговори на татка си: 'Еве, ти служам
толку години и никогаш не прекршив ниедна
твоја заповед, а ти никогаш не ми даде ни јаре,
за да се повеселам со своите пријатели. [30]А
кога дојде овој твој син, кој го спиниска твојот
имот со блудници, му закла згоено теле!'
[31]Тој пак му рече: 'Чедо, ти си секогаш со
мене, и сè што е мое - твое е. [32]Но треба да се
веселиме и да се радуваме, зашто овој твој
брат беше мртов и оживе, беше загубен и се
најде.'"

### Споредбата за неправедниот слуга

**16** А на учениците им зборуваше: "Беше
еден Богат човек кој имаше настојник,

кого го наклеветија пред него дека му го
растура имотот. [2]И тој го повика и му рече:
'Што слушам за тебе? Дај сметка за твоето
управување, зашто веќе не можеш да бидеш
настојник!'
[3]А настојникот си рече во себеси: 'Што да
правам, зашто господарот ќе ми го одземе
управувањето? Да копам? Не сум способен! Да
питам? Се срамам! [4]Знам што ќе направам за
да ме примат во нивните домови, кога ќе бидам
отстранет од управувањето.'
[5]И ги викна должниците на својот господар -
секого одделно. На првиот му рече: 'Колку му
должиш на мојот господар?'
[6]А тој рече: 'Сто мери масло.'
Му рече: 'Земи ја признаницата, седни брзо и
напиши - педесет!'
[7]Потоа му рече на вториот: 'А ти, колку
должиш?'
Тој рече: 'Сто мери пченица.'
И нему му рече: 'Земи ја признаницата и
напиши - осумдесет!'
[8]А господарот го пофали несправедливиот
настојник, бидејќи постапи итро. Зашто
синовите на овој свет се поитри спрема својот
род, отколку синовите на светлината. [9]И Јас ви
велам: придобијте си пријатели преку
неправедно богатство, па кога него ќе го нема
да ве пречекаат во вечни живеалишта.
[10]Оној што е верен во најмалото - верен е и
во многу, а оној што е несправедлив во
најмалото, несправедлив е и во многу.
[11]Впрочем, ако не сте биле верни во
несправедливото богатство, кој ќе ви го довери
вистинското? [12]И ако не сте биле верни во
туѓото, кој ќе ви го даде она што е наше?
[13]Ниеден слуга не може да им служи на два
господара, зашто, или едниот ќе го мрази, а
другиот ќе го љуби; или ќе се приврзе кон
едниот, а другиот ќе го презре. Не можете да
Му служите на Бог и на Мамон!"
[14]Сето тоа го слушаа фарисеите, кои беа
среброљупци и Му се потсмеваа. [15]А Тој им
рече: "Вие се претставувате како праведни
пред луѓето, но Бог ги знае вашите срца, зашто
она што меѓу луѓето се смета за возвишено,
пред Бог е гнасно."

## Законот и Божјото царство

16"Законот и пророците беа до Јован. Оттогаш
се проповеда Евангелието за Божјото царство,
и секој сосила се пробива да влезе во него.
17Полесно ќе биде небото и земјата да
поминат, отколку да пропадне една цртичка од
Законот.

## Развод

(Мт.5:27-32; 19:1-12; Мк.10:1-12; Рим.7:1-3;
1.Кор.7:10-17)

18Прељуба чини секој оној што ја остава
својата жена и се жени со друга. И оној што се
жени со оставена врши прељуба."

## Богатиот човек и Лазар

19"Си беше еден богат човек, кој редовно се
облекуваше во пурпур и во ленено платно и се
веселеше раскошно секој ден. 20А еден
сиромав, по име Лазар, целиот во чирови,
лежеше пред неговата порта 21и копнееше да
го касне она што паѓаше од трпезата на
богатиот. Кучињата доаѓаа и му ги лижеа
раните.

22Така сиромавиот умре, и ангелите го
однесоа во Авраамовиот скут. 23Умре и
богатиот и го погребаа. А во адот, во маката,
тој ги поткрена своите очи и ги виде оддалеку
Авраам и Лазар во неговиот скут, 24и извика:
'Татко, Аврааме, смилувај ми се и испрати го
Лазар да го натопи врвот од својот прст во
вода, та да ми го разлади јазиков, зашто
страшно се измачувам овде во пламенов!'

25Авраам му рече: 'Синко, сети се дека ти ги
прими своите благодати уште додека беше
жив, а Лазар лошото! Сега тој овде најде
утеха, а ти се измачуваш. 26Освен тоа, меѓу нас
и вас поставена е голема бездна, та и оние што
би сакале да преминат оттука кај вас, не
можат, а ниту пак вие да преминете оттаму кај
нас.'

27А тој рече: 'Ако е така, те молам, татко,
испрати го дома кај татко ми, 28таму имам
петмина браќа, нека им посведочи, за да не се
најдат и тие во ова место на маки!'

29А Авраам рече: 'Ги имаат Мојсеј и
пророците, нека ги слушаат нив!'

30Тој пак му рече: 'Не, татко, Аврааме! Само

ако некој од мртвите отиде кај нив, тие ќе се
покајат.'

[31]Му рече: 'Ако не ги слушаат Мојсеј и
пророците, нема да му веруваат ни на оној кој
воскреснал од мртвите.'"

**Постојано проштавај**
(Мт.18:6,7,21,22; Мк.9:42)

**17** И им рече на Своите ученици:
"Неизбежно е да дојдат соблазни, но
тешко на оној преку кого доаѓаат! [2]Подобро ќе
биде за него да му обесат воденички камен на
вратот и да го фрлат в море, отколку да наведе
на грев еден од овие малечкиве. [3]Внимавајте!
Ако згреши твојот брат, искарај го и ако се
покае прости му. [4]И ако седумпати на ден
згреши против тебе и седумпати се обрати кон
тебе и рече: 'Се каам!' - прости му!"

[5]Апостолите Му рекоа на Господ: "Зголеми
ни ја верата!"

[6]А Господ им рече: "Ако имате вера колку
едно синапово зрно - па ѝ речете на црницава:
'Откорни се и пресади се в море", таа ќе ве
послуша.

[7]Кој од вас, ако има слуга, што му ора или му
го чува стадото, ќе му рече кога ќе се врати од
поле: 'Дојди бргу и прилегни крај трпезава!'
[8]Не ќе му рече ли: 'Приготви ми нешто за
вечера и опаши се за да ми служиш додека
јадам и пијам, а потоа и ти јади и пиј!' [9]Ќе му
заблагодари ли на слугата затоа што ја
исполнил заповедта? [10]Така и вие, кога ќе
исполните сѐ што ви е заповедано, речете: 'Ние
сме бесполезни слуги, зашто го извршивме она
што бевме должни да го извршиме.'"

**Исус исцелува десетмина лепрозни**

[11]Кога одеше за Ерусалим, поминуваше низ
Самарија и Галилеја. [12]И при влегувањето во
едно село, го сретнаа десетмина лепрозни
мажи, кои застанаа подалеку [13]и го подигнаа
гласот, велејќи: "Исусе, Господаре, смилувај ни
се!"

[14]А Тој, кога ги виде, им рече: "Одете и
покажете им се на свештениците!" И додека
одеа, се исчистија.

[15]А еден од нив, кога виде дека оздравел, се
врати гласно прославувајќи Го Бог. [16]Падна

ничкум пред Неговите нозе и Му благодареше.
А тој беше самарјанин.
17Тогаш Исус одговори, велејќи: "Зар не се
исчистија десеттемина? Кај се другите
деветмина? 18Не се најде ли уште некој да се
врати и да Го прослави Бог, освен овој
туѓинец!" 19Притоа му рече: "Стани и оди си,
твојата вера те исцели!"

### Божјото царство

(Мт.24:23-28,37-41)

20А кога фарисеите Го прашаа: "Кога ќе дојде
Божјото царство?"
Тој им одговори, велејќи: "Божјото царство
не доаѓа тукутака, та да може да се забележи;
21ниту пак ќе се каже: 'Еве го, тука е, или
таму!' - зашто, ете, Божјото царство е во вас."
22А на учениците им рече: "Ќе дојдат денови,
кога ќе посакате да видите еден од дните на
Синот Човеков, ама не ќе го видите. 23И ќе ви
зборуваат: 'Еве Го тука!' или 'Ене Го онаму!'
Не одете таму и не трчајте по нив!"

### Кога Исус повторно ќе дојде

24"Зашто, како што молскавицата кога секнува
од едниот крај на небото и болскоти до
другиот крај, така ќе биде Синот Човеков во
Својот Ден. 25Меѓутоа, првин Тој треба да
настрада многу и да биде отфрлен од ова
поколение.
26И како што беше во деновите на Ное, така
ќе биде и во деновите на Синот Човеков:
27јадеа, пиеја, се женеа и се мажеа сè до денот
кога Ное влезе во ковчегот; и дојде потопот и
ги сотре сите.
28Исто така, беше во деновите на Лот: јадеа,
пиеја, купуваа, продаваа, садеа и ѕидаа; 29а во
денот кога Лот излезе од Содом, падна од
небото оган и сулфур па ги сосипе сите.
30Исто така ќе биде во Денот, кога ќе се јави
Синот Човеков. 31Во тој Ден, кој ќе биде на
покривот, а неговата покуќнина во домот, нека
не слегува да ја прибере! Исто така оној што
ќе се најде в поле, нека не се враќа по
оставените работи. 32Спомнете си за Лотовата
жена. 33Кој сака да си ја спаси душата, ќе ја
загуби, а оној што ќе ја загуби, ќе ја спаси. 34Ви
велам, таа ноќ двајца ќе бидат во една постела;

едниот ќе биде однесен, а другиот ќе биде
оставен. [35]Две жени ќе мелат заедно; едната ќе
биде однесена, а другата ќе биде оставена.
[36]Двајца ќе бидат на нива; едниот ќе биде
однесен, а другиот ќе биде оставен."
[37]Тогаш проговорија и Му рекоа: "Кај ќе
биде тоа, Господи?" А Тој им рече: "Кај што е
трупот, таму ќе се собираат и мршојадците!"

**Упорната вдовица: поука за молитва**

**18** Им кажа споредба за да им покаже како
треба секогаш да се молат и да не се
обесхрабруваат. [2]И рече: "Во еден град имаше
некој судија кој не се плашеше од Бог, и не се
грижеше за луѓето. [3]А во истиот град живееше
и една вдовица, која постојано доаѓаше кај
него и го молеше: 'Заштити ме од мојот
соперник!'
[4]Извесно време тој не сакаше да ја слуша, а
потоа си рече во себеси: 'Иако не се плашам од
Бог, ниту луѓето ме засегаат; [5]ќе ја заштитам
вдовицава, зашто постојано ми додева'", [6]а
Господ рече: "Чујте, што зборува неправедниот
судија! [7]Та нема ли Бог да ги заштити Своите
избраници кои Го повикуваат дење и ноќе, и ќе
ги остави ли долго да чекаат? [8]Ви велам, брзо
ќе ги заштити. Сепак, кога ќе дојде Синот
Човеков, ќе најде ли вера на земјата?"

**Споредбата за фарисејот и даночникот**

[9]А на некои, кои беа уверени во себе дека се
праведни, и кои со презир гледаа на другите,
им ја кажа следнава споредба: [10]"Двајца влегоа
во Храмот да се помолат: едниот фарисеј, а
другиот даночник. [11]Фарисејот застана и се
молеше во себеси вака: 'Боже! Ти благодарам
што не сум како другите луѓе: разбојници,
неправедници, прељубници, или како овој
даночник. [12]Постам двапати во седмицата и
давам десеток од целиот свој приход.'
[13]А даночникот стоеше далеку и не сакаше
ниту очите да ги поткрене кон небото, туку се
удираше в гради и велеше: 'Боже, биди
милостив спрема мене грешникот!'
[14]Ви велам, овој се врати дома оправдан, а
другиот не. Зашто секој кој се возвишува
себеси, ќе биде понижен, а кој се понизува
себеси, ќе биде возвишен."

**Исус благословува мали деца**
(Мт.19:13-15: Мк.10:13-16)
15Му носеа и мали деца, за да ги допре, а кога
учениците го видоа тоа, им забрануваа. 16Но
Исус ги повика и рече: "Оставете ги децата да
доаѓаат кај Мене и не бранете им, зашто на
таквите им припаѓа Божјото царство!
17Вистина ви велам, кој не го прима Божјото
царство како дете, тој никако нема да влезе во
него."

**Како да се добие вечен живот**
(Мт.19:16-30; Мк.10:17-31)

18А еден началник го праша, велејќи: "Учителе
добар, што треба да сторам за да наследам
вечен живот?"
19Исус му рече: "Зошто Ме нарекуваш
добар? Никој не е добар освен Самиот Бог.
20Ги знаеш заповедите: 'Не врши прељуба, не
убивај, не кради, не сведочи лажно и почитувај
ги татка си и мајка си!'
21Тој пак рече: "Сето тоа сум го запазил
уште од мојата младост!"
22А кога Исус го чу тоа, му рече: "Уште едно
ти недостига: продај сè што имаш, и раздај го
на сиромасите и ќе имаш богатство на
небесата! Потоа, дојди и следи Ме!"
23Кога го чу тоа, многу се нажали, зашто
беше многу богат. 24А кога Исус го погледна,
рече: "Колку тешко им е да влезат во Божјото
царство на оние кои имаат богатство!
25Полесно ѝ е на камилата да мине низ иглени
уши, отколку на богат да влезе во Божјото
царство."
26А оние кои го чуја тоа, рекоа: "Тогаш, кој
може да се спаси?"
27Тој пак рече: "Она што е невозможно за
луѓето, можно е за Бог."
28А Петар рече: "Еве, ние оставивме сè и
тргнавме по Тебе!"
29Тој им рече: "Вистина ви велам, нема таков
којшто ако заради Божјото царство оставил:
куќа, жена, браќа, родители или деца, 30а да не
прими многу повеќе во ова време, а во идниот
век и вечен живот."

**Исус го претскажува Своето воскресение**
(Мт.20:17-19; Мк.10:32-52)
31 Потоа ги зеде со Себе дванаесеттемина и им
рече: "Еве, одиме горе во Ерусалим и ќе се
исполни сè што пишувале пророците за Синот
Човеков, 32 зашто ќе биде предаден на
неверниците, и ќе Му се потсмеваат, и ќе биде
измачуван и плукан; 33 и откако ќе биде
камшикуван, ќе Го убијат, но Тој ќе воскресне
на третиот ден."
34 Но тие не разбраа ништо од тоа, зашто тој
збор беше скриен од нив и не го сфатија
кажаното.

**Исус исцелува слеп од Ерихон**
(Мт.20:29-34; Мк.10:46-52)

35 А кога се приближи до Ерихон, некој слеп
човек седеше крај патот и просеше. 36 Кога чу
дека поминува народ, праша што е тоа? 37 Му
рекоа дека минува Исус од Назарет,
38 а тој извика, велејќи: "Исусе, Сине
Давидов, смилувај ми се!"
39 А оние што одеа напред го прекоруваа да
молчи. Но тој викаше уште посилно: "Исусе,
Сине Давидов, смилувај ми се!"
40 Исус застана и заповеда да Му го доведат.
И кога се приближи го праша: 41 "Што сакаш за
тебе да сторам?"
А тој рече: "Господи, да прогледам!"
42 Тогаш Исус му рече: "Прогледај! Твојата
вера те исцели." 43 И тој прогледа веднаш и
тргна по Него, славејќи Го Бог. И сите луѓе,
кои го видоа тоа, Му оддадоа слава на Бог.

**Обраќањето на Закхеј**

**19** И откако влезе во Ерихон, минуваше
низ градот. 2 И ете, некој човек, по име
Закхеј, кој беше началник на даночниците и
беше богат, 3 сакаше да види Кој е Исус, но не
можеше од народот зашто беше низок по раст.
4 И истрча напред, се качи на црница за да Го
види, зашто требаше да мине покрај неа.
5 И кога Исус дојде на тоа место, погледна
нагоре и му рече: "Закхеј, слези бргу, денес
треба да бидам во твојот дом!" 6 И слезе
веднаш и Го прими на гости со радост.
7 А сите што го видоа тоа почнаа да
негодуваат и да зборуваат: "Отиде на гости во
куќа на грешен човек!"

[8]Закхеј стана и Му рече на Господ: "Еве,
Господи, половината од својот имот ќе ја дадам
на сиромасите, и ако сум зел од некого нешто
несправедливо, ќе вратам четирикратно."
[9]А Исус му рече: "Денес дојде спасението во
овој дом, зашто и тој е син на Авраам.
[10]Бидејќи Синот Човеков дојде да го бара и да
го спаси загубеното."

**Споредбата за десет сребреници**
(Мт.25:14-30)

[11]И додека тие го слушаа тоа, им кажа една
споредба, зашто беа близу до Ерусалим, а тие
мислеа дека Божјото царство ќе се појави
веднаш. [12]И рече: "Еден благородник замина
во далечна земја за да се зацари и да се врати.
[13]Откако ги повика своите десет слуги, им даде
десет сребреници и им рече: "Тргувајте додека
се вратам!"
[14]Но неговите поданици го мразеа и
испратија по него пратеници да кажат: "Не
сакаме тој да царува над нас."
[15]А кога се врати, по примањето на
царството, заповеда да му ги повикаат оние
слуги на кои им беше дал сребреници, за да
види кој колку спечалил.
[16]И така, првиот дојде и рече: 'Господаре,
твојот сребреник донесе десет сребреници.'
[17]И му рече: 'Арно сторено, добар слуго,
затоа што беше верен во нешто сосем мало,
имај власт над десет градови.'
[18]Дојде и вториот и рече: 'Господаре, твојот
сребреник донесе пет сребреници.'
[19]Му рече и на овој: 'А ти биди над пет
градови!'
[20]Дојде и друг, и рече: 'Господаре, еве го
твојот сребреник, што го чував во шамивче,
[21]зашто се плашев од тебе, бидејќи си строг
човек: земаш што не си оставил и жнееш што
не си посеал!'
[22]Му рече: 'Нечесен слуго, ќе ти судам
според твоите зборови. Знаеше дека сум строг
човек, дека земам што не сум оставил и дека
жнеам што не сум посеал. [23]Зошто тогаш не ги
вложи моите сребреници кај трговците, а јас
по доаѓањето ќе ги земев со интерес?'
[24]А на оние, кои беа присутни, им рече:
'Земете му го сребреникот и дајте му го на
оној кој има десет!'

25Тогаш му рекоа: 'Господаре, ама тој има
десет!'
26Ви велам, на оној кој има ќе му се даде
уште, а на оној кој нема, ќе му се одземе и тоа
што го има. 27А моите непријатели кои не
сакаа да царувам над нив, доведете ги тука и
погубете ги пред мене!"

**Исус влегува во Ерусалим**
(Мт.21:1-11; Мк.11:1-11; Јвн.12:12-19)

28Откако го рече тоа продолжи натаму,
качувајќи се нагоре кон Ерусалим. 29А кога се
приближи до Бетфага и Бетанија, до гората
наречена Маслинова, испрати двајца ученици
30и им рече: "Појдете во селоно што е
отспротива! И кога ќе влезете во него, ќе
најдете врзано магаренце, на кое никој
никогаш не јавал. Одврзете го и доведете го.
31И ако некој ве праша: 'Зошто го одврзавте?' -
речете му вака: 'Потребно Му е на Господ.'"
32А испратените отидоа и најдоа како што
им рече. 33Кога го одврзуваа магаренцето,
неговите сопственици им рекоа: "Зошто го
одврзувате магаренцето?"
34Тие рекоа: "Потребно Му е на Господ!"
35И го доведоа магаренцето пред Исус, па ги
ставија врз него своите облеки, и Го качија
Исус. 36А кога одеше, ги постилаа своите
облеки по патот.
37Кога веќе наближуваше до стрмнината на
Маслиновата Гора, целата врволица ученици
почна радосно и гласно да Го прославува Бог
за сите моќни дела што ги видоа, 38велејќи:

"Благословен е Царот
Кој доаѓа во Господово име!
Мир на небото и слава во висините!"

39А некои од фарисеите меѓу народот, Му
рекоа: "Учителе, прекори ги Твоите ученици!"
40Тој одговори: "Ви велам, ако овие
замолчат, камењата ќе извикуваат."
41А кога се приближи и го виде градот,
заплака за него и 42рече: "Е, да знаеш барем во
овој ден за оние нешта кои носат мир! Но сега
се скриени од твоите очи. 43Зашто ќе дојдат
денови за тебе, кога твоите непријатели ќе те
опкружат со ровови, ќе те опколат и ќе те

притеснат од сите страни. 44 И ќе те срамнат со
земјата тебе, и твоите деца во тебе; и не ќе
остане во тебе ни камен на камен, зашто не го
препозна времето кога беше посетен!"

**Чистење на Храмот**
(Мт.21:12-17; Мк.11:15-19; Јвн.2:13-22)

45 Потоа влезе во Храмот и почна да ги брка
надвор продавачите, 46 велејќи им: "Напишано
е: 'Мојот дом треба да е дом за молитва', а вие
го направивте разбојничко дувло."
47 И поучуваше секој ден во Храмот. А
првосвештениците, законицproperly и народните
првенци гледаа како да Го погубат. 48 Но не
можеа ништо да сторат, зашто сиот народ Го
слушаше секој Негов збор.

**Прашање за Исусовата власт**
(Мт.21:23-27; Мк.11:27-33)

**20** Еден ден кога го поучуваше народот во
Храмот и го проповедаше Евангелието,
пристапија првосвештениците и закониците со
старешините, 2 и Му рекоа: "Кажи ни со каква
власт го правиш тоа? Или, Кој е тој што Ти ја
даде таа власт?"
3 А Тој во одговор им рече: "И Јас ќе ви
поставам едно прашање, па одговорете ми:
4 Јовановото крштавање од небото ли беше или
од луѓето?"
5 А тие расправаа меѓу себе, велејќи: "Ако
речеме: 'од небото', ќе ни рече: 'Зошто тогаш
не му верувавте?' 6 Ако речеме: 'од луѓето',
целиот народ ќе нè каменува, зашто е уверен
дека Јован беше пророк", 7 па одговорија дека
не знаат од каде е.
8 А Исус им рече: "Ни Јас нема да ви кажам
со каква власт го вршам ова."

**Споредбата за лошите лозари**
(Мт.21:33-46; Мк.12:1-12)

9 И почна да му ја раскажува на народот оваа
споредба: "Еден човек насади лозје и им го
даде под наем на лозари, па си замина на
подолго време. 10 А кога дојде време испрати
свој слуга кај лозарите за да му дадат од
плодовите на лозјето. Лозарите го натепаа и го
испратија назад со празни раце. 11 И пак
испрати друг слуга, а тие го натепаа и него, го

посрамија и го испратија со празни раце.
12Испрати и трет, а тие и него го ранија и го
исфрлија.
13Тогаш господарот на лозјето рече: "Што да
правам? Ќе го испратам својот милен син.
Можеби ќе имаат почит спрема него.
14А кога лозарите го видоа почнаа да се
договараат меѓу себе: "Овој е наследникот!
Ајде да го убиеме, за да биде наследството
наше!" 15И го исфрлија надвор од лозејто и го
убија.
Што ќе им направи сопственикот на лозјето
за стореното? 16Ќе дојде и ќе ги погуби
лозарите, а лозјето ќе им го даде на други." А
кога тие го чуја тоа, рекоа: "Никако!"
17А Тој ги погледна и рече: "Тогаш, што
значи ова што е напишано:

"Каменот што го отфрлија ѕидарите,
стана темелен камен?

18Секој, кој ќе падне на овој камен, ќе биде
разбиен на парчиња, а врз кого ќе падне тој ќе
го смачка."
19И законициите и првосвештениците гледаа
во истиот час да Го фатат, но се плашеа од
народот, зашто сфатија дека оваа споредба ја
раскажа за нив.

**Плаќање данок**
(Мт.22:15-22; Мк.12:13-17)

20И Го дебнеа, па Му испратија душкала кои се
преправаа праведни, за да Го фатат за збор и
да им го предадат на законот и на власта на
управителот. 21И Го прашаа, велејќи му:
"Учителе, знаеме дека право зборуваш и
поучуваш; и не гледаш кој е кој, туку
навистина поучуваш за Божјиот пат.
22Дозволено ли е да му даваме данок на
цезарот или не?"
23Тој го сфати нивното лукавство и рече:
24"Покажете ми денариј! Чиј лик и натпис се на
него?"
Тие рекоа: "На цезарот!"
25А Тој им рече: "Тогаш, дајте му го
цезаровото на цезарот, а Божјото на Бог!"
26И не можеа да Го фатат за збор пред
народот, па молкнаа, вчудовидени од Неговиот
одговор.

**Има ли воскресение?**
(Мт.22:23-33; Мк.12:18-27)
27Тогаш се приближија некои од садукеите, кои
тврдеа дека нема воскресение, и Го прашаа,
велејќи: 28"Учителе, Мојсеј ни напиша: Ако
некому му умре оженет брат, а е без деца, брат
му нека ја земе жената и нека му подигне
потомство на брата си. 29Беа седуммина браќа.
Првиот се ожени и умре без деца. 30Тогаш ја
зеде вториот, 31па третиот, и така сите
седуммина. И сите умреа и не оставија деца.
32Најпосле умре и жената. 33И така: при
воскресението, чија жена ќе биде таа, зашто
сите седуммина ја имале за жена?"
34А Исус им одговори: "Децата на овој век се
женат и мажат, 35а оние кои ќе бидат достојни
да го придобијат оној век и воскресението од
мртвите, ниту ќе се женат, ниту ќе се мажат.
36Тие не ќе можат веќе ни да умрат, зашто се
како ангелите, и Божји синови се, зашто се
синови на воскресението. 37А дека мртвите ќе
станат, тоа и Мојсеј го кажа на местото кај
грмушката, каде што Го нарече Господ: 'Бог на
Авраам, Бог на Исак и Бог на Јаков.' 38А Бог
не е Бог на мртвите, туку на живите, зашто во
Него сите се живи."
39А некои од закониците како одговор рекоа:
"Добро рече, Учителе!" 40И не се осмелија
веќе да Го прашаат за ништо друго.

**Давидовиот Господ**
(Мт.22:41-46; Мк.12:35-37)

41Тогаш им рече: "Зошто велат дека Христос е
Давидов Син? 42Зашто самиот Давид вели во
свитокот на псалмите:

"Му рече Господ на мојот Господ:
'Седни од Мојата десна страна,
43додека не ги соборам
Твоите непријатели под нозете Твои!'

44Значи, Давид Го нарекува Господ. Тогаш
како Тој може да Му биде син?"

**Исус ги прекорува закониците**
(Мт.23:1-36; Мк.12:38-40; Лк.11:37-54)

45И додека целиот народ Го слушаше, Тој им
рече на Своите ученици: 46"Чувајте се од

законициите, кои сакаат да одат во долги
облеки, на кои им се мили поздравите по
пазарите, почесните места во синагогите и
челните места на гоштавките, [47]кои ги
проголтуваат домовите на вдовиците, и се
молат долго за да бидат видени. Тие ќе добијат
поголема осуда! "

**Прилогот на вдовицата**
(Мк.12:41-44)

**21** А кога ги подигна очите, виде како
богатите ги спуштаат своите дарови во
ковчегот за прилози. [2]А виде и една бедна
вдовица како пушти таму две парички, [3]и рече:
"Вистина ви велам, беднава вдовица пушти
повеќе од сите, [4]зашто сите овие приложија од
тоа што им е повеќе, а таа во својата
немаштија пушти сè што имаше за живеачка."

**Пророштво за разурнувањето на Храмот**
(Мт.24:1,2; Мк.13:1,2)

[5]И кога некои зборуваа за Храмот дека е
украсен со убави камења и со заветни дарови,
Тој им рече: [6]"Ќе дојдат денови кога од ова
што го гледате не ќе остане ни камен на камен
кој не ќе биде урнат!"

**Знаци и прогонства**
(Мт.24:3-14; Мк.13:3-13)

[7]А тие Го прашаа, велејќи Му: "Учителе, кога
ќе биде тоа, и какви ќе бидат знаците кога ќе
се случат тие настани?"

[8]Тој пак им рече: "Внимавајте да не ве
заведат, зашто мнозина ќе дојдат во Мое име и
ќе речат: 'Јас сум' и 'Времето се приближи!' Не
одете по нив! [9]Кога ќе чуете за војни и немири,
не плашете се, зашто прво треба тоа да
настане, но крајот не доаѓа веднаш!"

[10]Тогаш им рече: "Ќе стане народ против
народ и царство против царство, [11]ќе има
големи земјотреси, а на разни места ќе има
глад и помор; ќе има стравотии и големи знаци
на небото.

[12]Но пред сето тоа, ќе ставаат раце врз вас и
ќе ве прогонуваат, ќе ве предаваат на
синагогите и в зандани и ќе ве водат пред
цареви и управители, заради Моето име. [13]Тоа
ќе ви даде можност да сведочите. [14]И така,

нека ви е при срце мислата да не се
подготвувате однапред како ќе се браните,
[15]зашто Јас ќе ви дадам зборови и мудрост, на
која не ќе може да ѝ се спротиви и да ѝ
противречи никој од вашите противници. [16]А
ќе ве предаваат и родителите, и браќата, и
роднините и пријателите, и ќе бидат убиени
некои од вас, [17]и сите ќе ве мразат заради
Моето име. [18]Но вам нема да ви падне ни
влакно од главата. [19]Со трпение ќе ги спасите
своите души!"

**Претскажување за разурнувањето на Ерусалим**
(Мт.24:15-21; Мк.13:14-19)

[20]"А кога ќе видите дека Ерусалим е опколен
од војски, знајте оти е близу неговото
запустување. [21]Тогаш, оние што се во Јудеја
нека бегаат во горите, оние што се во градот
нека излезат надвор, а оние што се во полето,
нека не влегуваат во градот! [22]Зашто тоа се
дни на одмазда, за да се исполни сè што е
напишано! [23]Тешко им на бремените и на
доилките во тие дни, зашто ќе има голема
невола по земјата и гнев врз овој народ. [24]Ќе
паѓаат од сечилото на мечот, и ќе ги одведат
во ропство меѓу сите народи; а неевреите ќе го
газат Ерусалим додека не се исполнат
времињата на неевреите."

**Исус ќе се врати пак**
(Мт.24:29-31; Мк.13:24-27)

[25]"Ќе има знаци на сонцето, на месечината и на
ѕвездите, а на земјата народите ќе бидат
опфатени од страв и збунетост од бучавата на
морето и на брановите. [26]Луѓето ќе
изнемоштуваат од страв и од исчекувањето на
она што ќе го снајде светот, зашто небесните
сили ќе се разнишаат. [27]И тогаш ќе Го видат
Синот Човеков како доаѓа на облак со голема
сила и слава. [28]А кога ќе почне да се случува
тоа, исправете се и поткренете ги главите,
зашто наближува вашето откупување."

**Споредбата за смоквата**
(Мт.24:32-35; Мк.13:28-31)

[29]Потоа им кажа една споредба: "Погледнете ја
смокватa, а и сите дрвја. [30]Кога ќе видите како
разлистуваат, сами знаете дека летото е веќе

близу. 31Така и вие, кога ќе видите дека ова се
збиднува, знајте дека Божјото царство е близу!
32Вистина ви велам дека ова поколение нема
да мине, додека сето ова не се збидне. 33Небото
и земјата ќе минат, но Моите зборови нема да
поминат."

**Бидете будни**

34"Туку, вардете се, вашите срца да не бидат
обременети со ненаситност, со пијанство и со
грижи за животот, за да не ви дојде ненадејно
тој ден, 35зашто како стапица ќе дојде за сите
што живеат на целата земја. 36Туку, бдејте и
молете се да имате сила да избегнете од сето
тоа што ќе настане, и да застанете пред Синот
Човеков."
37Дење Тој поучуваше во Храмот, а навечер
излегуваше и ноќта ја поминуваше на гората
наречена Маслинова. 38А целиот народ рано
наутро доаѓаше кај Него во Храмот, за да Го
слуша.

**Пасхата е на прагот**
(Мт.26:1-5,14-16; Мк.14:1,2,10,11; Јвн.11:45-55)

**22** Наближуваше празникот на
Бесквасните лебови, кој се вика Пасха.
2Првосвештениците и закониците размислуваа
како да Го убијат, но се плашеа од народот.
3Тогаш сатаната влезе во Јуда, наречен
Искариот, еден од дванаесеттемина. 4Тој отиде
и се договори со првосвештениците и со
заповедниците како да им Го предаде. 5А тие
се зарадуваа и се договорија да му дадат
сребреници. 6Тој се согласи и чекаше згодна
можност да им Го предаде, кога ќе биде одвоен
од толпата.

**Подготовка за Пасхата**
(Мт.26:17-25; Мк.14:12-21)

7Дојде денот на Бесквасните лебови, кога
требаше да се заколе пасхалното јагне. 8Тогаш
ги испрати Петар и Јован, велејќи им: "Одете и
пригответе ја Пасхата за јадење!"
9А тие Му рекоа: "Каде сакаш да ја
приготвиме?"
10Тој им рече: "Видете, кога ќе влезете во
градот, ќе ве сретне човек кој носи стомна со
вода; одете по него во куќата во која ќе влезе

[11]и речете му на домаќинот: 'Учителот
прашува: Кај е гостинската соба, во која ќе ја
јаде Пасхата со Своите ученици?' [12]И тој ќе ви
покаже голема и наместена горна одаја, таму
пригответе!"
[13]А тие отидоа и најдоа како што им рече и
ја приготвија Пасхата.

**Вистинското значење на Пасхата**
(Мт.26:26-30; Мк.14:22-26; 1.Кор.11:23-25)

[14]А кога дојде часот, прилегна Тој крај
трпезата и апостолите со Него, [15]па им рече:
"Имав желба да ја јадам оваа Пасха со вас,
пред да настрадам, [16]зашто ви велам: нема веќе
да ја јадам додека не се исполни во Божјото
царство."
[17]И ја крена чашата, се заблагодари и рече:
"Земете ја и поделете ја меѓу себе, [18]зашто ви
велам, нема да пијам од лозовиот плод додека
не дојде Божјото царство!"
[19]Потоа го зеде лебот, се заблагодари, го
раскрши и им го раздаде, велејќи: "Ова е
Моето тело кое се дава за вас; правете го ова
за спомен на Мене!"
[20]Исто така, по вечерата, ја крена и чашата и
рече: "Оваа чаша е Новиот завет во Мојата
крв, која се пролева за вас. [21]Но, ете, раката на
оној кој Ме предава е со Мене, на трпезава.
[22]Зашто Синот Човеков оди, како што е
определено, но тешко му на оној човек кој ќе
Го предаде!" [23]И почнаа да се расправаат меѓу
себе: кој ли ќе е меѓу нив тој што ќе го стори
тоа.

**Кој е главниот?**

[24]Настана и расправија меѓу нив за тоа кој е од
нив поголем. [25]А Тој им рече: "Царевите на
другите народи владеат над нив, а оние кои
господарат над нив, се викаат добротвори. [26]А
вие, немојте така! Туку, најголемиот меѓу вас
да биде како најмалиот, а водачот како
слугата. [27]Зашто, кој е поголем - оној кој
прилегнал крај трпезата или оној кој слугува?
Зар не е поголем оној кој прилегнал крај
трпезата? А Јас сум меѓу вас како слуга. [28]Вие
сте оние кои останавте со Мене во Моите
искушенија. [29]И Јас ви го определувам
Царството, како што Мојот Татко Ми го

определи Мене, [30]за да јадете и да пиете на
Мојата трпеза, во Моето Царство, и да седите
на престоли и да им судите на дванаесетте
племиња на Израел."

**Претскажување на Петровото откажување**
(Мт.26:31-35: Мк.14:27-31; Јвн.13:36-38)

[31]"Симоне, Симоне, ете, сатаната побара да ве
просее како пченица, [32]но Јас за тебе барав, да
не се намали твојата вера. А ти, кога еднаш ќе
се обратиш, зацврсти ги своите браќа!"

[33]А тој Му одговори: "Господи, готов сум да
одам со Тебе и во зандана и во смрт."

[34]А Тој рече: "Ти велам, Петре, денес не ќе
ни пропее петел, додека трипати не откажеш
дека Ме познаваш!"

**Христовите слуги ќе немаат нужда од ништо**

[35]Уште им рече: "Кога ве пратив без ќесе и без
торба и обувки. дали ви недостасуваше
нешто?"

А тие рекоа: "Ништо!"

[36]И им рече: "Но сега, кој има ќесе, нека го
земе, исто така и торба, а кој нема меч, нека ја
продаде својата наметка и нека си купи меч.
[37]Зашто ви велам дека треба да се изврши на
Мене она што е напишано: 'И Го вброија меѓу
беззаконици', зашто она што е пишано за Мене
се исполнува."

[38]А тие Му рекоа: "Господи, еве два меча!"

А Тој им рече: "Доволни се!"

**Исусовата молитва на Маслиновата Гора**
(Мт.26:36-46; Мк.14:32-42)

[39]Потем излезе и отиде, по навика, на
Маслиновата Гора, а учениците одеа по Него.
[40]И кога дојде на тоа место, им рече: "Молете
се, за да не паднете во искушение " [41]А Тој се
оддели од нив, колку што може да се фрли
камен, и клекна на колена па се молеше,
[42]велејќи: "Татко! Ако ти е по волја, тргни ми
ја оваа чаша! Но нека не биде по Моја, туку по
Твоја волја!" [43]И Му се јави ангел од небото
кој Го поткрепуваше. [44]А кога се најде во
претсмртни маки, се молеше уште поусрдно, а
потта Му прилегаше на капки крв што паѓаа
на земјата.

[45]И кога стана од молитвата, дојде кај

учениците и ги најде заспани од жалба, 46и им
рече: "Зошто спиете! Станете и молете се, за
да не паднете во искушение!"

**Јуда го предава Господ**
(Мт.26:47-56; Мк.14:43-50; Јвн.18:3-11)

47Додека уште зборуваше, дојде толпа што ја
предводеше еден од дванаесеттемина кој се
викаше Јуда, па Му се приближи на Исус за да
Го целива. 48Но Исус му рече: "Јуда, со целивка
ли Го предаваш Синот Човеков!"
49А кога оние што беа околу Него видоа што
ќе стане, рекоа: "Господи, да удриме ли со
меч?" 50И еден од нив, го удри слугата на
врховниот свештеник та му го скастри десното
уво.
51А Исус одговори, велејќи: "Престанете!" И
се допре до увото та го исцели.
52Тогаш Исус им рече на оние што се кренаа
против Него - на првосвештениците, на
началниците на Храмот и на старешините:
"Нагрваливте небаре сум разбојник со мечови
и стапови! 53Кога бев секој ден со вас во
Храмот, не кренавте рака на Мене. Но, ова е
ваш час и власт на темнината!"

**Петровото откажување**
(Мт.26:57,58,69-75; Мк.14:53,54,66-72;
Јвн.18:12-18:25-27)

54А кога Го фатија, Го одведоа и Го воведоа во
домот на врховниот свештеник. Петар одеше
по Него, оддалеку. 55Кога запалија оган сред
дворот и испоседнаа наоколу, и Петар седеше
меѓу нив. 56И кога една слугинка го виде како
седи до огнот, се загледа во него и рече: "И
овој беше со Него!"
57Но тој одрече, велејќи: "Жено, не Го
познавам!"
58Малку подоцна, го виде некој друг и рече:
"И ти си од нив!"
А Петар рече: "Човеку, не сум!"
59И кога помина уште околу еден час, еден
друг тврдеше: "Навистина, и овој беше со
Него, зашто е Галилеец!"
60А Петар рече: "Човеку, не знам што
зборуваш!" И веднаш - додека уште
зборуваше, петел запеа. 61Тогаш Господ се
обѕрна и го погледна Петар, а Петар се сети на

Господовите зборови, што му ги рече: "Пред
да пропее петел, трипати ќе се откажеш од
Мене!" 62И Петар, штом излезе надвор, горко
заплака.

### Му се потсмеваат на Исус
(Мт.26:67,68; Мк.14:65)

63А луѓето, кои го чуваа Исус, Му се подбиваа
и Го тепаа. 64Кога Му Го покрија лицето, Го
удираа и Го прашуваа: "Проречи кој Те удри?"
65И со многу други зборови Го хулеа.

### Исус пред Советот
(Мт.26:59-66; Мк.14:55-64; Јвн.18:19-24)

66Кога се раздени, се собраа народните
старешини, првосвештениците и закониците, и
Го воведоа во Советот, 67и Му рекоа: "Ако си
Ти Христос, кажи ни!"
А Тој им рече: "Ако ви кажам, нема да
поверувате. 68Ако ве прашам, нема да
одговорите. 69Но отсега Синот Човеков ќе седи
оддесно на Божјата Сила."
70Тогаш сите тие рекоа: "Значи, Ти си
Божјиот Син?"
Тој пак им рече: "Јас сум."
71А тие рекоа: "Какво сведоштво уште ни е
потребно. Самите чувме од Неговата уста."

### Исус пред Пилат
(Мт.27:1,2,11-14; Мк.15:1-5; Јвн.18:28-38)

**23** Тогаш сите заедно станаа и Го одведоа
кај Пилат. 2И почнаа да Го обвинуваат,
велејќи: "Го најдовме Овој како го заведува
нашиот народ и забранува да се дава данок на
цезарот, а за Себе вели дека е Христос, цар."
3А Пилат Го запраша, велејќи: "Ти ли си
царот на Евреите?"
А Тој како одговор му рече: "Ти тоа го
велиш."
4Тогаш Пилат им рече на првосвештениците
и на толпата: "Не наоѓам никаква вина кај овој
човек." 5Но, тие уште поупорно извикуваа:
"Тој го бунтува народот, зашто поучува по
цела Јудеја, почнувајќи од Галилеја па довде."

### Исус пред Ирод

6А кога Пилат го чу тоа, праша дали е Тој
Галилеец. 7И кога разбра дека е под

надлежноста на Ирод, Го испрати кај него, кој
во тие денови, исто така, беше во Ерусалим.
8А кога Ирод Го виде Исуса, се зарадува
многу, бидејќи одамна имаше желба да Го
види, зашто беше чул за Него и се надеваше
дека ќе види некое чудо што ќе го направи Тој.
9И Му поставуваше многу прашања, но Тој
ништо не му одговори. 10А првосвештениците
и закониците стоеја и непрестајно Го
обвинуваа. 11Тогаш Ирод, со своите војници,
откако покажа презир и Му се изнаруга, Го
облече во раскошна облека и Го испрати назад
кај Пилат. 12Во истиот ден Пилат и Ирод се
спријателија, зашто порано беа непријатели.

**Исус осуден на смрт**
(Мт.27:15-26; Мк.15:6-15; Јвн.18:39-19:16)

13А Пилат ги свика првосвештениците,
управителите и народот, и им рече: 14"Ми Го
доведовте овој човек под обвинение дека го
бунтува народот, а еве, јас Го испитав пред вас
и не најдов во Него никаква вина за која Го
обвинувате. 15А ниту Ирод, зашто Го прати
назад кај нас. Овој не сторил ништо што
заслужува смрт. 16Затоа, ќе Го казнам ама
потоа ќе Го ослободам." 17А требаше за
празникот да им ослободи еден затвореник.
18Но сите тие извикаа едногласно: "Земи Го
Овој, а пушти ни го Бараба!" 19А тој беше
фрлен в зандана, заради некаков бунт во
градот и заради убиство.
20А Пилат им се обрати повторно, сакајќи да
Го ослободи Исуса, 21но тие викаа,
повторувајќи: "Распни Го! Распни Го!"
22А тој им рече по третпат: "Та какво зло
сторил? Јас не најдов во Него ништо што
заслужува смрт. Затоа ќе Го ослободам откако
ќе Го казнам."
23Но тие навалуваа со голема викотница и
бараа да биде распнат, и нивното викање
надвладеа. 24Тогаш Пилат реши да им го
исполни барањето. 25И им го пушти оној, кого
го бараа, а кој беше фрлен в зандана заради
бунт и убиство, а Исуса им Го предаде на нивна
волја.

**Патот кон крстот**
(Мт.27:32-44; Мк.15:21-32; Јвн.19:17-27)
26И кога Го поведоа, фатија некојси Симон
Киринеец, кој се враќаше од поле, па врз него
го ставија крстот, за да го носи по Исуса. 27По
Него одеше долга врволица мажи и жени, кои
плачеа и лелекаа за Него. 28Но Исус им се
обѕрна и им рече: "Ќерки ерусалимски, не
плачете за Мене, туку плачете за себеси и за
своите деца! 29Зашто, ете, доаѓаат денови кога
ќе се рече: Блажени се неплодните, и утробите
што не родиле и градите што не доеле!'
30Тогаш ќе почнат да им зборуваат на
планините:

'Паднете врз нас!'

и на ридиштата:

'Покријте нè!'

31Зашто, ако се постапува вака со зеленото
дрво, што ќе биде со сувото?
32А водеа и други двајца разбојници, за да ги
погубат заедно со Него. 33И кога дојдоа на
местото наречено Черепница, таму Го распнаа
Него, и злосторниците: едниот оддесно, а
другиот одлево. 34А Исус рече: "Татко, прости
им, бидејќи не знаат што прават!" Кога си ја
делеа Неговата облека, фрлија жрепка.
35Народот стоеше и гледаше. А старешините
се клештеа, велејќи: "Тој спаси други! Нека се
спаси Самиот Себеси, ако е Тој Христос,
Божјиот Избраник!"
36Му се потсмеваа и војниците, кои Му
приоѓаа и Му даваа оцет, 37велејќи: "Ако си
цар на Евреите спаси се Самиот!"
38А над Него имаше натпис: "ОВОЈ Е
ЦАРОТ НА ЕВРЕИТЕ."
39А еден од разбојниците кој висеше таму Го
хулеше: "Зар не си Ти Христос? Спаси се
Себеси и нас!"
40А другиот одговори и го прекори: "Зар
немаш страв од Бог, кога и ти си исто така
осуден. 41Ние сме праведно осудени, зашто го
примаме заслуженото за тоа што го имаме
сторено. Но Овој не сторил никакво зло."
42И рече: "Исусе, сети се на мене кога ќе
дојдеш во Твоето Царство!"

[43]А Тој му рече: "Вистина ти велам, денес ќе
бидеш со Мене во рајот."

### Исусовата смрт

(Мт.27:45,46; Мк.15:33-41; Јвн.19:28-30)

[44]А беше веќе околу шестиот час, кога настана
темнина по целата земја до деветтиот час,
[45]кога сонцето ја загуби својата светлина, а
завесата во Храмот се расцепи надве. [46]Тогаш
Исус извика со силен глас: "Татко, Го предавам
Својот Дух во Твоите раце." И откако го рече
ова, издивна.
[47]А кога стотникот виде што се случи, Го
прослави Бога, велејќи: "Навистина, овој човек
беше праведен!" [48]И сета толпа што се беше
собрала да го гледа ова, кога виде што стана,
се враќаше дома, удирајќи се в гради. [49]А сите
Негови познати стоеја подалеку, и жените, кои
беа дошле по Него од Галилеја, го гледаа тоа.

### Исусовиот погреб

(Мт.27:57-61; Мк.15:42-47; Јвн.19:38-42)

[50]И ете, некој човек по име Јосиф, кој беше
член на Советот, добар и праведен човек, [51]кој
не се согласи со нивната одлука и со нивното
дело, од јудејскиот град Ариматеја, кој го
очекуваше Божјото царство, [52]отиде кај Пилат
и го побара Исусовото тело. [53]И кога го симна,
го замота во ленено платно и го положи в
гроб, издлабен во карпа, во кој уште никој не
беше положен. [54]А беше ден на подготовката и
настапуваше саботата.
[55]А жените кои дојдоа со Него од Галилеја,
одеа по него, и го видоа гробот и како беше
положено Неговото тело. [56]Потоа се вратија и
приготвија мириси и миро, а во саботата си се
починуваа, според заповедта.

### Исусовото воскресение

(Мт.28:1-10; Мк.16:1-8; Јн.20:1-10)

**24** Во првиот ден на седмицата, многу рано,
жените дојдоа на гробот, носејќи ги
мирисите што ги беа приготвиле. [2]Но го најдоа
каменот тргнат од гробот. [3]А кога влегоа, не
го најдоа телото на Господ Исус. [4]И додека
стоеја збунети заради тоа, ете, пред нив
застанаа двајца мажи во светли облеки.
[5]Бидејќи беа уплашени, ги наведнаа лицата кон

земјата, а тие им рекоа: "Зошто Го барате
Живиот меѓу мртвите? [6]Тој не е тука!
Воскресна! Спомнете си како ви зборуваше,
додека уште беше во Галилеја, [7]говорејќи:
'дека Синот Човеков треба да биде предаден во
рацете на грешниците и дека ќе биде распнат и
дека ќе воскресне на третиот ден!' [8]И се сетија
на Неговите зборови.
[9]И кога се вратија од гробот, им го
соопштија сето тоа на единаесеттемина и на
сите други. [10]А тие беа: Марија од Магдала, и
Јоана, и Марија, мајката на Јаков, и други жени
со нив та им го кажаа тоа на апостолите. [11]А
ним овие зборови им се чинеа невистина, и не
сакаа да им поверуваат. [12]Но Петар стана и
отрча до гробот, се наведна и ги виде само
ленените завои, и отиде назад, вчудовидени од
она што се случило.

**На пат кон Емаус**
(Мк.16:12,13)

[13]И ете, во истиот ден, двајца од нив одеа кон
едно село наречено Емаус, оддалечено околу
десет километри од Ерусалим, [14]и разговараа
меѓу себе за сите овие настани. [15]И додека тие
разговараа и се прашуваа, Самиот Исус им се
приближи и одеше со нив. [16]Но на нивните очи
не им беше дадено да Го препознаат.
[17]И им рече: "Какви се тие зборови што ги
разменувате меѓу себе одејќи по пат?"
А тие застанаа гледајќи нажалено. [18]Едниот
од нив, по име Клеопа, Му одговори и рече:
"Дали си Ти единствениот туѓинец во
Ерусалим, Кој не знае, што се случи во него
овие дни?"
[19]И им рече: "Што?"
А тие Му рекоа: "Она што стана со Исус
Назареќанецот, Кој беше пророк, силен на
дело и на збор, пред Бог и пред целиот народ,
[20]и како нашите првосвештеници и старешини
Го предадоа да биде осуден на смрт и Го
распнаа. [21]А ние се надевавме дека Тој е Оној
што ќе го избави Израел. И покрај сето тоа,
веќе е трет ден откако стана ова. [22]А нè
збунија и некои од нашите жени, кои беа
отишле многу рано на гробот, [23]и не го нашле
Неговото тело. Дојдоа и кажаа дека виделе и
јавување на ангели, кои им рекле дека Тој е

жив. [24]Некои од нашите отидоа до гробот и го
нашле точно како што рекоа жените, но Него
не Го виделе."
[25]Тој им рече: "О неразумни и бавни во
сфаќањето на сето она што го рекоа
пророците! [26]Не требаше ли Христос да го
претрпи тоа, и да влезе во Својата Слава?"
[27]Та кога почна од Мојсеј и од сите пророци,
им објасни што е пишано за Него во Писмото.
[28]Кога се приближија до селото во кое одеа,
Тој се направи небаре сака да продолжи
понатаму. [29]Но тие Го задржуваа, велејќи:
"Остани со нас, зашто ноќта наближува, а
денот веќе превали!" И Тој влезе за да остане
со нив.
[30]И додека беше прилегнат со нив крај
трпезата, зеде леб, благослови, го раскрши и
им го даде. [31]Тогаш им се отворија очите и Го
препознаа, но Тој стана невидлив за нив. [32]И си
рекоа еден на друг: "Не гореа ли нашите срца
во нас, кога ни зборуваше по пат и ни ги
толкуваше Писмата?"
[33]И во истиот час станаа и се вратија во
Ерусалим, каде ги најдоа собрани
единаесеттемина, и оние кои беа со нив, [34]кои
зборуваа: "Господ навистина воскреснал и му
се јавил на Симон!" [35]А тие, пак, раскажаа што
им се случи по пат и како Го препознаа при
раскршувањето на лебот.

**Исус им се јавува на учениците**
(Мт.28:16-20; Мк.16:14-18; Јвн.20:19-23; Дела 1:6-8)

[36]И додека тие уште зборуваа за тоа, Самиот
Исус застана сред нив и им рече: "Мир вам!"
[37]А тие збунети и уплашени мислеа дека
гледаат дух. [38]А Тој им рече: "Зошто сте
збунети? И зошто се јавуваат сомнежи во
вашите срца? [39]Погледнете ги Моите раце и
Моите нозе - Јас сум ! Допрете Ме и видете,
зашто дух нема месо и коски, а како што
гледате, Јас имам."
[40]И кога го рече тоа, им ги покажа рацете и
стапалата. [41]А бидејќи тие од радост уште не
веруваа, туку се чудеа, им рече: "Имате ли
тука нешто за јадење?" [42]И Му дадоа парче
печена риба. [43]Тој го зеде и јадеше пред нив.
[44]И им рече: "Тоа се зборовите што ви ги
зборував додека уште бев со вас, дека треба да

се исполни сè што е напишано за Мене во
Мојсеевиот Закон, во Пророците и во
Псалмите."
[45]Тогаш им го отвори умот, за да ги разберат
Писмата, [46]и им рече: "Напишано е дека
Христос треба да настрада и да воскресне од
мртвите на третиот ден, [47]и да биде
навестувано во Негово име покајание и
прошка на гревовите на сите народи,
почнувајќи од Ерусалим. [48]Вие сте сведоци на
тоа, [49]а еве, Јас ви го праќам ветувањето на
Мојот Татко, а вие останете во градот, додека
не се облечете во сила озгора!"

**Исусовото вознесение**
(Мк.16:19,20; Дела 1:9-11)

[50]Потоа ги изведе до Бетанија, ги поткрена
Своите раце и ги благослови. [51]И додека ги
благословуваше, се оддели од нив. [52]А тие се
вратија во Ерусалим со голема радост, [53]и беа
постојано во Храмот благословувајќи Го Бог.

# Евангелие според Јован

**Отелотворување на вечното Божјо Слово**

1 Во почетокот беше Словото, и Словото
беше со Бог, и Словото беше Бог. [2]Тоа
беше во почетокот со Бог.
[3]Сè стана преку Него, и без Него не стана
ништо од она што настана. [4]Во Него имаше
живот и животот им беше светлина на луѓето.
[5]А светлината свети во темнина, и темнината
не ја опфати.
[6]Се јави човек, испратен од Бог, по име
Јован. [7]Тој дојде за сведоштво, да сведочи за
Светлината, та сите да поверуваат преку него.
[8]Тој не беше Светлината, туку дојде да сведочи
за Светлината. [9]Вистинската светлина, Која го
осветлува секој човек, доаѓаше на свет.
[10]Тој беше во светот, и светот стана преку
Него, но светот не Го позна. [11]Дојде кај

Своите, но Своите не Го примија. 12 А на сите
што Го примија, им даде право да станат Божји
деца - на оние кои веруваат во Неговото име,
13 кои не се родија ниту од крв, ни од телесна
похота, ниту од волја на маж, туку од Бог.
14 И Словото стана тело кое се всели меѓу нас
и ја видовме Неговата слава, славата што ја
има како единствен од Таткото - полн со
благодат и вистина.
15 Јован сведочеше за Него и извика, велејќи:
"Еве Го Оној за Кого реков: Оној Кој доаѓа по
мене, поголем е од мене, зашто постоеше пред
мене!" 16 И сите ние примивме од Неговата
полнота благодат врз благодат. 17 Зашто,
Законот беше даден преку Мојсеј, а преку
Исус Христос дојдоа благодатта и вистината.
18 Бог никој никогаш не Го видел;
Единородниот Бог - Кој е во прегратката на
Таткото, Тој Го објави."

**Сведоштвото на Јован Крстителот**

(Мт. 3:1-12; Мк. 1:7,8; Лк. 3:15-17)

19 А ова е Јовановото сведоштво, кога Евреите
од Ерусалим му испратија свештеници и
левити, за да го прашаат: "Кој си ти?" 20 И тој
призна и не одрече, туку изјави: "Јас не сум
Христос."
21 А тие го прашаа: "Кој си тогаш! Илија ли
си?"

"Не сум," одговори тој.

"Да не си Пророкот?"

"Не," одговори.

22 Тогаш му рекоа: "Кој си?- за да можеме да
им одговориме на оние што нè испратија! Што
велиш ти за себеси?"
23 Тој рече: "Јас сум глас на оној кој вика во
пустината: 'исправете го Господовиот пат',
како што рече пророкот Исаија."
24 Испратените беа од фарисеите. 25 Тие го
прашаа и му рекоа: "Тогаш зошто крштаваш,
кога не си Христос, ниту Илија, ни Пророкот?"
26 "Јас крштавам со вода" - им одговори Јован
- "но меѓу вас стои еден, Кого вие не Го
познавате. 27 Тој е Оној Кој доаѓа по мене, на
Кого јас не сум достоен да му ги одврзам
ремените на Неговите сандали."
28 Тоа се случи во Бетанија, од онаа страна на
Јордан, каде што Јован крштаваше.

**Божјото Јагне**

29 Утредента, Јован Го виде Исус како доаѓа
кон него и рече: "Еве Го Божјото Јагне, Кое го
отстранува гревот на светот! 30 Овој е Оној за
Кого ви реков: "По мене доаѓа Човек, Кој
постоеше пред мене, зашто беше пред мене."
31 Јас не Го препознав, но за да му Го објавам на
Израел, дојдов да крштавам со вода."

32 Јован сведочеше, говорејќи: "Го видов
Духот како слегува од небото како гулаб, и
остана над Него. 33 Јас не Го препознав, но Оној
Кој ме испрати да крштавам со вода, ми рече:
"Врз Кого ќе видиш како слегува Духот и
останува над Него, Тој е Оној Кој ќе крштава
со Светиот Дух." 34 Јас видов и сведочам дека
Овој е Божјиот Син."

**Првите ученици**

35 Следниот ден, Јован повторно стоеше со
двајца свои ученици, 36 и штом Го виде Исуса
како поминува, рече: "Еве Го Божјото Јагне!"

37 Кога ги чуја од него тие зборови, обајцата
ученици тргнаа по Исуса. 38 Исус се заврте и
кога виде дека одат по Него, ги праша: "Што
барате?"

Тие Му одговорија: "Раби (што значи
учител) каде живееш?"

39 "Дојдете и видете!" им рече. И така, отидоа
и видоа каде живее, и останаа со Него оној ден,
зашто беше околу десеттиот час.

40 Еден од двајцата кои тргнаа по Исус,
откако ги чуја Јовановите зборови, беше
Андреј, братот на Симон Петар. 41 Тој го најде
првин својот брат Симон и му рече: "Го
најдовме Месијата (што значи Христос)." 42 И
го доведе кај Исус.

А Исус, гледајќи го, му рече: "Ти си Симон,
синот на Јован; ти ќе се наречеш Кифа (што
значи камен)."

**Исус ги повикува Филип и Натанаил**

43 Следниот ден Исус науми да отиде во
Галилеја, па го најде Филип и му рече: "Следи
Ме!"

44 Филип беше од Бетсаида, од градот на
Петар и Андреј. 45 Филип го најде Натанаил и
му рече: "Го најдовме Оној за Кого пишуваа
Мојсеј во Законот и пророците, Исус, синот на
Јосиф од Назарет."

46"Може ли да излезе нешто добро од
Назарет?", му рече Натанаил.
"Дојди и види", му одговори Филип.
47Исус виде како Му се приближува
Натанаил, и рече за него:"Еве, вистински
Израелец, во кого нема лукавство."
48"Од каде ме познаваш?", го праша
Натанаил.
Исус му одговори: "Уште пред да те повика
Филип те видов кога беше под смоквата."
49"Раби! - му одговори Натанаил - Ти си
Божјиот Син! Ти си Царот на Израел!"
50Исус во одговор му рече: "Дали веруваш
поради тоа што ти реков дека те видов под
смоквата? Ќе видиш и поголеми нешта од
тоа!" 51И рече: "Вистина, вистина ви велам:
отсега ќе ги гледате небесата отворени и
Божјите ангели како се искачуваат и слегуваат
по Синот Човеков."

**Свадбата во Кана и првото чудо**

**2** А на третиот ден имаше свадба во
галилејскиот град Кана, и Исусовата мајка
беше таму. 2На свадбата ги поканија и Исус и
Неговите ученици. 3И кога снема вино, мајка
Му му рече на Исус: "Немаат вино."
4Исус ѝ рече: "Што имам Јас со тебе, жено?
Уште не дошол Мојот час."
5Тогаш мајка му им рече на прислужниците:
"Сè што ќе ви рече, направете."
6Таму имаше шест камени садови, според
јудејскиот пропис за миење, што собираа по
две до три мери.
7Исус им рече: "Наполнете ги садовите со
вода!" И ги наполнија со рам.
8Тогаш им рече: "Сега нацрпете и однесете
му на старосватот! "
И му однесоа. 9Кога старосватот обиде од
водата претворена во вино, а не знаеше од каде
е (но знаеја прислужниците, кои црпеа од
водата), го повика младоженецот 10и му рече:
"Секој човек најпрвин го изнесува доброто
вино, а кога ќе се поднапијат - полошото. Ти
досега си го чувал доброто вино."
11Ова го направи Исус во галилејскиот град
Кана како почеток на чудата и ја објави
Својата слава; и Неговите ученици поверуваа
во Него.

[12]Потоа слезе во Капернаум, Тој и мајка Му,
Неговите браќа, и Неговите ученици, и
останаа таму неколку дена.

**Исус влегува во Храмот**
(Мт. 12:12,13; Мк. 11:15-18; Лк. 19:45,46)

[13]Наближуваше јудејската Пасха кога Исус се
искачи во Ерусалим. [14]И во Храмот ги најде
како седат таму продавачите на волови, овци,
гулаби и менувачите на пари. [15]Направи
камшик од јажиња и ги истера сите од Храмот,
заедно со овците и воловите. На менувачите
им ги истури парите и им ги преврте масите.
[16]А на оние што продаваа гулаби, им рече:
"Ова изнесете го одовде! Не правете трговски
дуќан од Домот на Мојот Татко!"
[17]Неговите ученици се сетија дека е
напишано: "Ќе Ме изеде ревноста за Твојот
Дом ."
[18]Тогаш Евреите Го прашаа: "Со каков знак
ни докажуваш дека смееш да го правиш ова?"
[19]А Исус им одговори, велејќи: "Разурнете го
овој Храм, и ќе го подигнам за три дни!"
[20]Тогаш Евреите рекоа: "Храмов е граден
четириесет и шест години, а Ти за три дни ли
ќе го подигнеш?" [21]Ама Тој зборуваше за
Храмот на Своето тело. [22]Кога беше
воскреснат, пак, од мртвите, Неговите ученици
се сетија дека го рече тоа, па им поверуваа на
Писмото и на словото што Исус им го рече.
[23]А кога беше во Ерусалим, на празникот
Пасха, мнозина поверуваа во Неговото име,
гледајќи ги чудата што ги правеше. [24]Но
Самиот Исус не им се довеваше, зашто сите
ги познаваше, [25]и немаше нужда некој да Му
сведочи за човекот, зашто Самиот знаеше што
има во човекот.

**Разговор со Никодим**

**3** А меѓу фарисеите имаше еден човек, по
име Никодим, еврејски управител. [2]Тој
дојде ноќе кај Исус и Му рече: "Раби! Знаеме
дека Ти си Учител дојден од Бог; зашто никој
не може да ги прави чудотворните знаци, што
ги правиш Ти, ако Бог не е со него."
[3]Исус му одговори, велејќи: "Вистина,
вистина, ти велам, ако некој не се роди озгора,
тој не може да го види Божјото царство."

[4]Никодим Му рече: "Како може да се роди
човек, кога е стар? Зар може по вторпат да
влезе во утробата на мајка си и да се роди?"
[5]Исус му одговори: "Вистина, вистина, ти
велам: ако некој не се роди од вода и од Дух,
тој не може да влезе во Божјото царство.
[6]Роденото од тело, тело е, а роденото од Дух,
дух е. [7]Не чуди се што ти реков: треба да се
родите озгора. [8]Ветрот дува каде што сака. Го
слушаш неговиот шум, а не знаеш од каде
доаѓа и каде оди. Така е со секој што е роден
од Дух."
[9]Никодим Му одговори, велејќи: "Како може
да биде тоа?"
[10]Исус му одговори и рече: "Ти си учител на
Израел, и не го знаеш тоа? [11]Вистина, вистина,
ти велам: ние зборуваме за она што го знаеме
и сведочиме за она што сме го виделе, а вие
сепак не го примате нашето сведоштво. [12]Кога
ви зборував за земни работи вие не верувате, а
како ќе верувате ако ви зборувам за
небесните? [13]И никој не отишол на небо, освен
Оној Кој слезе од небото, Синот Човеков." [14]И
како што Мојсеј ја подигна змијата во
пустината, така треба да биде издигнат Синот
Човеков, [15]та секој кој верува во Него да има
вечен живот.
[16]Зашто Бог толку го засака светот, што Го
даде Својот Единороден Син, та секој кој
верува во Него да не загине, туку да има вечен
живот. [17]Зашто Бог не Го испрати Својот Син
во светот за да му суди на светот, туку светот
да биде спасен преку Него. [18]Кој верува во
Него, нему не му се суди, а кој не верува веќе е
осуден, зашто не поверувал во името на
Единородниот Божји Син. [19]А судот се состои
во ова: Светлината дојде во светот, а луѓето ја
засакаа темнината повеќе од светлината,
бидејќи делата им беа зли. [20]Зашто, секој кој
прави зло ја мрази светлината и не оди кон
светлината за да не бидат откриени неговите
дела; [21]а кој ја извршува вистината, оди кон
светлината, за да се видат неговите дела,
бидејќи се извршени во Бога.

**Исус е поголем од Јован**

[22]Потоа дојде Исус со Своите ученици во
Јудеја; таму се задржа со нив и крштаваше. [23]И

Јован исто така крштаваше во Енон, близу до
Салим, бидејќи таму имаше многу вода, и
луѓето доаѓаа и беа крштавани; [24]зашто Јован
уште не беше фрлен во зандана. [25]Тогаш таму
настана препирка околу исчистувањето, меѓу
Јовановите ученици и еден Евреин. [26]И тие
дојдоа кај Јован и му рекоа: "Раби, ете, Оној
Кој беше со тебе од другана страна на Јордан,
за Кого ти сведочеше, Тој крштава и сите одат
кај Него."
[27]Јован одговори, велејќи му: "Не може
човек ништо да прими, ако не му е дадено од
небото. [28]Вие сами сте мои сведоци дека реков:
"Јас не сум Христос, туку сум испратен пред
Него." [29]Оној кој има невеста, тој е
младоженец. А пријателот на младоженецот,
кој стои и го слуша, многу се радува штом ќе
го чуе гласот на младоженецот. И така, оваа
моја радост се исполни. [30]Тој треба да расте, а
јас да се смалувам!"
[31]Кој доаѓа озгора, Тој е над сите; оној кој е
од земјата, тој е земен и зборува земно. Кој
доаѓа од небото, Тој е над сите. [32]Тој сведочи за
она што го видел и чул, но никој не го прима
Неговото сведоштво. [33]Кој го примил
Неговото сведоштво, потврдува дека Бог е
вистинит. [34]Зашто Оној Кого Бог Го испратил
говори Божји зборови, бидејќи Бог не Го дава
Духот со мера. [35]Таткото Го љуби Синот и
предаде сè во Неговата рака. [36]Кој верува во
Синот, има вечен живот, а кој не верува во
Синот, нема да види живот, туку Божјиот гнев
останува врз него."

**Исус и самарјанката**

**4** Кога Исус дозна дека фарисеите чуле оти
Тој придобива и крштава повеќе ученици
од Јован [2](иако самиот Исус не крштаваше,
туку Неговите ученици), [3]ја напушти Јудеја и
се врати пак во Галилеја.
[4]Требаше да помине преку Самарија. [5]И така
дојде во самарискиот град, наречен Сихар, во
близина на земјиштето што Јаков му го даде на
својот син Јосиф. [6]Таму беше Јакововиот
кладенец. Исус, изморен од патот, седеше така
крај кладенецот, а беше околу шестиот час.
[7]Дојде една жена од Самарија, за да нацрпи
вода. Исус ѝ рече: "Дај да се напијам!", [8]а

Неговите ученици беа отишле во градот да
купат храна.
9Самарјанката Му рече: "Како, Ти, Евреин,
бараш од мене, самарјанка, да пиеш?" (Имено,
Евреите не општеа со самарјаните.)
10Исус ѝ одговори, велејќи: "Ако знаеш за
Божјиот дар и Кој е Оној што ти вели: 'Дај да
се напијам,' ти ќе побараш од Него и Тој ќе ти
даде жива вода."
11Жената Му одговори: "Нема со што да
нацрпиш, господине, а кладенецов е длабок!
Тогаш, од каде имаш жива вода? 12Зар си Ти
поголем од нашиот татко Јаков, кој ни го даде
кладенецов? Тој самиот пиеше од него, и
неговите синови, и неговиот добиток!"
13Исус во одговор ѝ рече: "Секој кој пие од
оваа вода, пак ќе биде жеден. 14А кој пие од
водата што Јас ќе му ја дадам, нема да биде
жеден довека, туку водата што ќе му ја дадам
ќе стане во него извор на вода која извира во
вечен живот."
15Жената Му рече: "Господине, дај ми од таа
вода за да не ожеднувам и да не доаѓам овде да
црпам!"
16Тој ѝ рече: "Оди! Викни го маж ти и врати
се овде!"
17Жената му одговори, велејќи: "Јас немам
маж."
Исус ѝ рече: "Право си кажа дека немаш
маж; 18зашто си имала петмина мажи и тој што
го имаш сега, не ти е маж; вистината ја
зборуваш."
19Жената Му рече: "Господине, гледам дека
си пророк. 20Нашите татковци одеа на
поклонение на оваа гора, а вие велите дека
Ерусалим е местото за поклонение."
21Исус ѝ рече: "Верувај Ми, жено, доаѓа
часот кога не ќе Му се поклонувате на Таткото
ниту на оваа гора, ниту во Ерусалим. 22Вие му
се поклонувате на она што не го знаете; ние му
се поклонуваме на она што го знаеме, зашто
спасението доаѓа од Евреите. 23Но доаѓа часот,
и веќе настапи, кога вистинските поклоници ќе
Му се поклонуваат на Таткото во дух и
вистина, зашто Таткото сака такви поклоници.
24Бог е Дух, и оние кои Му се поклонуваат,
треба да Му се поклонуваат во дух и вистина."
25Жената Му одговори: "Знам дека ќе дојде

Месија (наречен Христос). Кога Тој ќе дојде,
сè ќе ни објави."
26Исус ѝ рече: "Јас Сум Тој, Кој зборува со
тебе."
27Тогаш дојдоа Неговите ученици и се чудеа
дека разговара со жена, но ниеден не рече:
"Што сакаш?" или: "Зошто разговараш со
неа?"
28Тогаш жената ја остави својата стомна и
отиде во градот, па им рече на луѓето:
29"Дојдете да видите еден човек, Кој ми кажа
сè што сум сторила! Не е ли Тој Христос?"
30Тие излегоа од градот и тргнаа кон Него.
31Во меѓувреме учениците Го молеа Исус:
"Раби, јади!"
32Но Тој им рече: "Јас имам храна за јадење
која вие не ја знаете."
33Тогаш учениците се прашуваа меѓу себе:
"Да не му донесол некој јадење?"
34Исус им рече: "Мојата храна е
исполнувањето на волјата на Оној Кој ме
прати и да го завршам Неговото дело. 35Зар
вие не велите: 'уште четири месеци и жетвата
ќе дојде!' Еве, ви велам: подкренете ги очите и
видете ги полињата како побелеле за жетва!
36Жетварот веќе си добива за својот труд и
собира плод за вечен живот, за да се радуваат
заедно и сејачот и жетварот. 37Зашто за ова
важи изреката: 'Еден сее, а друг жнее!' 38Јас ве
испратив да жнеете каде што не се трудевте.
Други се трудеа, а вие влеговте во нивниот
труд."
39И мнозина самарјани од градот поверуваа
во Него заради зборовите на жената, која
сведочеше: "Тој ми кажа сè што сум сторила."
40Па кога самарјаните дојдоа кај Него, Го
замолија да остане кај нив; и остана таму два
дена.
41И многу други од нив поверуваа поради
Неговото слово, 42а на жената ѝ велеа: "Сега
не веруваме поради твоето кажување, зашто
самите чувме и знаеме дека Овој е навистина
Спасителот на светот."

### Исус го исцелува синот на царскиот чиновник

43По двата дена тргна оттаму за Галилеја,
44зашто Самиот Исус изјави дека пророкот
нема чест во својот роден крај. 45И така, кога

дојде во Галилеја, галилејците Го примија,
зашто беа виделе сè што стори во Ерусалим на
празникот, бидејќи и самите беа таму на
празникот.
46И пак дојде во галилејскиот град Кана,
каде што ја претвори водата во вино. Имаше
еден царски чиновник, чијшто син беше болен
во Капернаум. 47Тој, штом чу дека Исус дошол
од Јудеја во Галилеја, отиде кај Него и Го
замоли да слезе и да му го исцели синот, зашто
беше на умирање.
48Тогаш Исус му рече: "Ако не видите
чудотворни знаци и чуда, нема да поверувате."
49Царскиот чиновник Му рече: "Господине,
слези пред да ми умре детето!"
50Исус му рече: "Оди си, твојот син е жив!"
Човекот поверува на зборот што му го кажа
Исус и си замина. 51И додека уште слегуваше,
неговите слуги го пречекаа и му соопштија
дека син му е жив. 52А тој ги праша за часот во
кој му станало подобро. Тие му одговорија:
"Вчера, во седмиот час, го напушти треската."
53Тогаш таткото сфати дека тоа се случило
во часот кога Исус му рече: "Твојот син е
жив!" И поверува тој и целиот негов дом.
54Ова, пак, е вториот чудотворен знак што го
направи Исус, кога дојде од Јудеја во Галилеја.

**Исус исцелува болен човек во саботен ден**

5 Потоа беше јудејски празник и Исус се
искачи во Ерусалим. 2А во Ерусалим, кај
Овчата Порта, има бања со пет тремови, на
еврејски наречена Бетезда. 3Под нив лежеа
мнозина болни, слепи, сакати и исушени кои
чекаа да се сподвижи водата, 4зашто Господов
ангел, одвреме навреме слегуваше во бањата и
ја сподвижуваше водата, а оној кој прв ќе
влезеше, откако ќе се разбрануваше водата,
оздравуваше од каква - годе болест да
страдаше. 5Таму имаше еден човек кој лежеше
болен триесет и осум години. 6Кога Исус го
виде како лежи, а знаејќи дека веќе долго
боледува, му рече: "Сакаш ли да оздравееш?"
7Болниот Му одговори: "Господине, немам
човек да ме спушти во бањата кога ќе се
разбранува водата, а додека јас втасам, друг
слегува пред мене."
8Исус му рече: "Стани, земи си ја рогозината

и оди си!" [9]И човекот оздраве веднаш, ја зеде
својата рогозина и почна да оди.

Тој ден беше саботен. [10]Затоа Евреите му
рекоа на исцелениот човек: "Саботен ден е и
не смееш да ја носиш рогозината."

[11]Но тој им одговори: "Оној Кој ме исцели,
ми рече: 'Земи си ја рогозината и оди си!'"

[12]Тогаш го прашаа: "Кој е човекот што ти
рече: 'Земи си ја рогозината и оди си?'"

[13]А исцелениот не знаеше Кој е, зашто Исус
си замина уште додека имаше многу народ на
тоа место.

[14]Потоа Исус го најде во Храмот и му рече:
"Еве, сега си здрав и не греши повеќе, за да не
те снајде нешто полошо." [15]Човекот замина и
им кажа на Евреите дека Исус го исцели.

[16]Затоа Евреите Го прогонуваа Исуса,
бидејќи овие работи ги правеше во саботен
ден. [17]А Тој им одговори: "Мојот Татко досега
работи, па и Јас работам." [18]Затоа Евреите
уште повеќе сакаа да Го убијат, не само затоа
што го нарушуваше саботниот ден, туку и
затоа што Бог Го нарекуваше Свој Татко,
изедначувајќи се со Бог.

## Таткото и Синот

[19]А Исус, пак, во одговор им рече: "Вистина,
вистина, ви велам, Синот не може ништо да
прави Сам од Себе, ако не гледа што прави
Таткото, зашто она што го прави Таткото го
прави и Синот. [20]Таткото Го љуби Синот и Му
покажува сѐ што прави Самиот и ќе Му
покаже дела уште поголеми од овие, за да се
чудите. [21]Зашто, како што Таткото
воскреснува мртви и ги оживува, така и Синот
ги оживува оние кои сака. [22]Таткото не суди
никого, туку целиот суд Му го отстапи на
Синот, [23]за да Го почитуваат сите Синот, така
како што Го почитуваат Таткото. Оној што не
Го почитува Синот - не Го почитува ни
Таткото, Кој Го прати.

[24]Вистина, вистина, ви велам: кој го слуша
Моето слово и верува во Оној Кој Ме прати,
има вечен живот и не доаѓа на суд, туку
премина од смрт во живот. [25]Вистина, вистина,
ви велам доаѓа часот - и веќе настапи - кога
мртвите ќе го чујат гласот на Божјиот Син, и
оние што ќе го чујат, ќе живеат. [26]Зашто, како

што Таткото има живот во Себе, така Му даде
и на Синот да има живот во Себе. [27]Му даде и
власт да суди, зашто е Син Човеков.
[28]Не чудете се на тоа, зашто доаѓа часот во
кој сите што се во гробовите ќе го чујат
Неговиот глас [29]и ќе излезат од нив оние што
правеле добро, ќе воскреснат за живот, а оние
што правеле зло, ќе воскреснат за осудување.
[30]Јас ништо не можам да правам Сам од Себе.
Како што слушам - така судам, и Мојот суд е
праведен, зашто не ја барам Мојата волја, туку
волјата на Оној Кој Ме прати.
[31]Ако Јас сведочам Сам за Себе, Моето
сведоштво не е вистинито. [32]Има друг Кој
сведочи за Мене и знам дека е вистинито
сведоштвото што го дава за Мене.
[33]Вие пративте кај Јован, и тој посведочи за
вистината, [34]но јас не примам сведоштво од
човек, туку ви ги кажувам овие работи, за да
бидете вие спасени. [35]Тој беше светило, што
гореше и светеше, но вие сакавте за кратко да
ѝ се порадувате на неговата светлина.
[36]Јас пак имам сведоштво поголемо од
Јовановото: делата што Таткото ми ги даде да
ги завршам, токму тие дела што ги правам
сведочат за Мене - дека Таткото Ме прати. [37]И
Таткото, Кој Ме прати, Самиот сведочи за
Мене. Вие ниту го чувте некогаш Неговиот
глас, ниту го видовте Неговиот лик [38]и
Неговите зборови не остануваат во вас, зашто
не Му верувате на Оној Кого Тој Го прати.
[39]Вие ги проучувате Писмата, зашто сметате
дека имате вечен живот во нив: и тие сведочат
за Мене. [40]Но вие не сакате да дојдете кај
Мене, за да имате живот.
[41]Слава не примам од луѓе, [42]впрочем, Јас
знам дека вие немате во себеси Божја љубов.
[43]Јас дојдов во името на Мојот Татко, и не Ме
примате. Ако дојде друг во свое име, него ќе го
примите. [44]Како можете да верувате, кога
примате слава еден од друг, а не ја барате
славата што доаѓа од единствениот Бог?
[45]Немојте да мислите дека Јас ќе ве обвинам
пред Таткото; има еден кој ве обвинува, Мојсеј,
на кого се надевате. [46]Зашто, ако му верувавте
на Мојсеј, ќе Ми верувавте и Мене; зашто тој
пишуваше за Мене. [47]Но ако не им верувате на
неговите Писма, како ќе им верувате на Моите
зборови?"

**Исус нахранува пет илјади луѓе**
( Мт. 14:13-21; Мк. 6:30-44; Лк. 9:10-17)

**6** Потоа Исус отиде на другата страна од
Галилејското Море (наречено Тибериско).
[2]Многу народ одеше по Него, зашто ги
гледаше чудотворните знаци, што ги правеше
над болните. [3]Исус се искачи на горага и
седеше таму со Своите ученици. [4]А
наближуваше јудејскиот празник Пасха.
[5]Тогаш Исус ги подигна очите и виде дека
многу народ доаѓа кон Него, па му рече на
Филип: "Каде да купиме леб, за да се нахранат
овие?" [6]Тоа го рече само за да го испита,
зашто Самиот знаеше што ќе стори.
[7]Филип Му одговори: "Нема да им втаса леб
за двесте денарии, туку секој од нив нека добие
по малку."
[8]Еден од Неговите ученици, Андреј, братот
на Симон Петар, Му рече: [9]"Тука има едно
момче, кое има пет јачменови лебови и две
риби, ама што е тоа за толку народ?"
[10]А Исус рече: "Нека испоседнат луѓето!
"Имено, имаше многу трева на местото, па
луѓето испоседнаа, на број околу пет илјади.
[11]Тогаш, Исус ги зеде лебовите, и откако
заблагодари им ги раздаде на учениците, а
учениците на оние што испоседнаа; исто така и
од рибите, колку што сакаа.
[12]Кога се наситија, им рече на Своите
ученици: "Соберете ги останатите парчиња, за
да не пропадне ништо!" [13]И така, ги собраа и
наполнија дванаесет кошници со парчињата од
петте јачменови лебови, што им останаа на
оние кои јадеа.
[14]Луѓето, кога го видоа чудотворниот знак
што го направи, рекоа: "Овој е навистина
Пророкот Кој требаше да дојде на светот."
[15]Исус, штом разбра дека сакаат да дојдат и да
го одвлечат насила, за да Го направат цар, пак
се повлече наполно Сам во горага.

**Исус оди по вода**
(Мт. 14:22-33; Мк. 6:45-52)

[16]Кога се смрачи, Неговите ученици слегоа до
морето, [17]влегоа во кораб и тргнаа преку
морето кон Капернаум. Веќе се стемни, а Исус
уште не беше дојден кај нив. [18]А морето почна
да се бранува, зашто дуваше силен ветар.

19Откако одвеслаа околу дваесет и пет или
триесет стадии, Го видоа Исус како оди по
морето и се приближува кон коработ, па се
исплашија.
20Но Тој им рече: "Јас Сум, не плашете се!"
21Тие сакаа да Го примат во коработ, а коработ
веднаш се најде на брегот, кон кој одеа.
22Утредента, народот, што стоеше од другата
страна на морето, виде дека таму нема друг
кораб, освен еден и дека Исус не влезе во него
со Своите ученици, туку дека Неговите
ученици отпловија сами. 23Од Тиберија
пристигнаа други кораби, близу до местото
каде што беа јале леб, откако Господ
заблагодари. 24И кога луѓето видоа дека таму
ги нема ни Исус ниту Неговите ученици,
влегоа во корабите и пристигнаа во
Капернаум, за да Го бараат Исуса.

**Вечната храна: Исус е Леб на животот**

25Кога Го најдоа на спротивната страна од
морето, Му рекоа: "Раби, кога дојде тука?"
26Исус им одговори, велејќи: "Вистина,
вистина, ви велам, Ме барате не затоа што
видовте чудотворни знаци, туку затоа што
јадевте од лебовите и се наситивте. 27Работете
не за храна што се расипува, туку за храна што
останува за вечен живот, која ќе ви ја даде
Синот Човеков, зашто Таткото Бог стави
печат врз Него!"
28Тогаш Му рекоа: "Што да правиме, за да ги
извршуваме Божјите дела?"
29Исус одговори, велејќи им: "Божјото дело е
ова: да верувате во Оној Кого Тој Го прати."
30Тие пак Му рекоа: "Каков знак ќе
направиш за да видиме и да Ти поверуваме?
Какво дело ќе извршиш? 31Нашите татковци
јадеа мана во пустината, како што е напишано:
'Им даде да јадат леб од небото.'"
32Исус им рече: "Вистина, вистина, ви велам,
Мојсеј не ви даде леб од небото, туку Мојот
Татко ви дава вистински леб од небото,
33зашто Божјиот леб е Оној Кој слегува од
небото и му дава живот на светот."
34Тогаш Му рекоа: "Господи, давај ни го
секогаш тој леб."
35Исус им рече: "Јас Сум Лебот на животот.
Кој доаѓа кај Мене нема да огладни и кој

верува во Мене нема никогаш да ожедни.
36Туку ви реков дека - иако Ме видовте - не
верувате. 37Сè што Ми дава Таткото ќе дојде
кај Мене, а оној кој доаѓа кај Мене нема да го
истерам. 38Зашто не слегов од Небото за да ја
извршувам Мојата волја, туку волјата на Оној
Кој Ме прати. 39А ова е волјата на Оној Кој Ме
прати: да не загубам ниту еден од сите што Ми
ги даде, туку да ги воскреснам во последниот
ден. 40Зашто волјата на Мојот Татко е секој
што ќе Го види Синот и поверува во Него - да
има вечен живот, и Јас ќе го воскреснам во
последниот ден."
41Тогаш Евреите негодуваа против Него,
зашто рече: "Јас Сум лебот што слезе од
небото", 42и зборуваа: "Не е ли овој Исус,
синот на Јосиф, чии татко и мајка ги
познаваме? Како вели сега: 'Слегов од
небото'?"
43Исус одговори, велејќи им: "Не негодувајте
меѓу себе. 44Никој не може да дојде кај Мене,
ако не го привлече Таткото Кој ме прати, и Јас
ќе го воскреснам во последниот ден. 45Кај
пророците е напишано: 'Сите ќе бидат научени
од Бог.' Секој, кој чул од Таткото и научил,
доаѓа кај Мене. 46Никој не Го видел Таткото,
освен Оној Кој е со Бог, Тој Го има видено
Таткото. 47Вистина, вистина, ви велам, кој ќе
поверува во Мене има вечен живот."
48"Јас Сум Лебот на животот. 49Вашите
татковци јадеа мана во пустината и изумреа.
50Ова е лебот што слегува од небото, па секој
може да го јаде и да не умре. 51Јас Сум живиот
леб што слезе од небото. Ако некој јаде од
овој леб, ќе живее довека, а лебот, што ќе го
дадам Јас, е Моето тело што ќе го предадам за
животот на светот."
52Евреите повторно почнаа да се препираат
меѓу себе, велејќи: "Како може Овој да ни го
даде Своето тело да го јадеме?"
53Тогаш Исус им рече: "Вистина, вистина, ви
велам: ако не го јадете телото на Синот
Човеков и не ја пиете Неговата крв, не ќе
имате живот во себе. 54Кој го јаде Моето тело
и ја пие Мојата крв има вечен живот; и Јас ќе
го воскреснам во последниот ден. 55Зашто
Моето тело е вистинска храна, и Мојата крв -
вистинска напивка. 56Кој јаде од Моето тело и

пие од Мојата крв останува во Мене и Јас во
него. [57]Како што Мене Ме испрати живиот
Татко, а Јас живеам заради Таткото, така и
оној кој Ме јаде Мене ќе живее заради Мене.
[58]Ова е лебот што слезе од небото, не каков
што татковците јадеа и изумреа. Кој јаде од
овој леб, ќе живее довека." [59]Ова го рече кога
поучуваше во синагогата, во Капернаум.

### Мнозина ученици Го напуштаат Исус

[60]Мнозина од Неговите ученици, штом го чуја
тоа, рекоа: "Тешка е оваа беседа! Кој може да
ја слуша?"
[61]Бидејќи Исус знаеше во Себе дека
Неговите ученици негодуваат заради тоа, им
рече: "Зар ова ве соблазнува? [62]А што ќе биде
ако Го видите Синот Човеков да се вознесува
горе, каде што бил порано? [63]Духот е оној кој
оживува, телото не помага ништо. Зборовите
што ви ги реков се дух и живот. [64]Но има некои
од вас, кои не веруваат." Зашто Исус знаеше
од почетокот кои се тие што не веруваат и кој
ќе Го предаде. [65]И рече: "Затоа ви реков дека
никој не може да дојде кај Мене, освен ако не
му е дадено од Таткото."
[66]Оттогаш мнозина од Неговите ученици се
вратија и не одеа веќе со Него.
[67]А Исус им рече на дванаесеттемина: "Да не
сакате и вие да си отидете?"
[68]Симон Петар Му одговори: "Господи, кај
кого да отидеме? Ти ги имаш зборовите на
вечен живот. [69]Ние поверувавме и сознавме
дека Ти си Божјиот Светец."
[70]Исус им одговори: "Зар не ве избрав Јас
дванаесеттемина, и сепак еден од вас е ѓавол?"
[71]А зборуваше за Јуда, синот на Симон
Искариот, зашто тој, кој беше еден од
дванаесеттемина, сакаше да Го предаде.

### Исус на празникот на Сениците

**7** Потоа Исус одеше по Галилеја, бидејќи не
сакаше да оди низ Јудеја, зашто Евреите Го
бараа за да Го убијат. [2]А наближуваше
јудејскиот празник на Сениците. [3]Тогаш
Неговите браќа Му рекоа: "Замини оттука и
оди во Јудеја, за да ги видат и Твоите ученици
делата што ги вршиш; [4]зашто никој не прави
нешто тајно, кога самиот сака да биде познат.

Штом ги вршиш тие дела, објави му се на
светот." [5]Зашто ни Неговите браќа не веруваа
во Него.

[6]Затоа Исус им рече: "Моето време сè уште
не е втасано, а за вас времето секогаш е
згодно. [7]Светот вас не може да ве мрази, а
Мене Ме мрази, зашто сведочам за него оти
неговите дела се зли. [8]Вие појдете горе на
празникот. Јас нема да отидам, зашто Моето
време уште не е исполнето." [9]Тоа им го рече и
остана во Галилеја.

[10]А кога Неговите браќа отидоа на
празникот, тогаш отиде и Самиот, не јавно,
туку тајно. [11]Но Евреите Го бараа на
празникот и зборуваа: "Каде е Оној?"

[12]И многу се зборуваше за Него меѓу
народот. Едни велеа: "Добар е!", а други велеа:
"Не е добар, само го заблудува народот."
[13]Меѓутоа, никој не зборуваше слободно за
Него, заради страв од Евреите.

[14]А на половина од празнувањето, Исус влезе
во Храмот и поучуваше. [15]Затоа Евреите се
чудеа и велеа: "Од каде има олку големо
знаење - кога никогаш не учел?"

[16]Тогаш Исус им одговори, велејќи: "Моето
учење не е Мое, туку на Оној Кој Ме прати.
[17]Ако некој сака да ја исполнува Неговата
волја, ќе знае дали е ова учење од Бог, или
зборувам Сам од Себе. [18]Кој говори сам од
себе, ја бара својата слава, а кој ја бара славата
за Оној Кој Го пратил, Тој е вистинит - во Него
нема неправедност. [19]Зар Мојсеј не ви го даде
Законот? Но, никој од вас не го исполнува
Законот. Зошто сакате да Ме убиете?"

[20]Народот одговори: "Демон има во Тебе!
Кој сака да Те убие?"

[21]Исус во одговор им рече: "Направив едно
дело и сите се чудите. [22]Затоа Мојсеј ви го даде
обрежувањето (не затоа што е од Мојсеј, туку
од татковците), а вие во саботен ден
обрежувате човек!? [23]Ако човек се обрежува
во саботен ден за да не се наруши Мојсеевиот
Закон, зошто се лутите на Мене дека наполно
исцелив човек во саботен ден? [24]Не судете по
надворешниот изглед, туку судете праведно!"

**Поделби заради Исусовата личност**

[25]Тогаш некои од жителите на Ерусалим рекоа:

”Не е ли овој Човекот, Кого бараат да Го
убијат? 26 А ете, зборува слободно и ништо не
Му велат. Да не се увериле старешините дека
Тој е навистина Христос? 27 Овој Го знаеме од
каде е, а кога ќе дојде Христос, никој не ќе
знае од каде е.”
28 Исус, пак, поучувајќи во Храмот, извика и
рече: ”И Мене Ме познавате, а знаете и од
каде Сум! Не дојдов Сам од Себе, туку
вистинит е Оној Кој Ме прати, Кого вие не Го
познавате. 29 Јас Го знам, затоа што Сум од
Него и Тој Ме прати.”
30 Тогаш сакаа да Го фатат, но никој не стави
рака врз Него, зашто уште не беше дошол
Неговиот час. 31 А мнозина од народот
поверуваа во Него и велеа: ”Кога ќе дојде
Христос, зарем ќе направи повеќе чудотворни
знаци, отколку што направи Овој?”

**Стражари го фаќаат Исуса**

32 Фарисеите чуја дека народот зборува така за
Него, па првосвештениците и фарисеите
испратија стражари да Го фатат.
33 Тогаш Исус рече: ”Уште малку време Сум
со вас, потоа заминувам кај Оној Кој Ме прати.
34 Ќе Ме барате и нема да Ме најдете, и каде
што Сум Јас, вие не можете да дојдете.”
35 Тогаш Евреите си рекоа меѓу себе: ”Каде
ќе оди Овој, та да не можеме да Го најдеме? Да
не сака да оди кај расеаните меѓу Грците и да
ги поучува Грците? 36 Што значи зборот што го
рече: ’Ќе Ме барате и нема да Ме најдете,’ и
’каде што Сум Јас, вие не можете да дојдете’?”

**”Реки на жива вода”**

37 А во последниот, големиот ден на празникот
Исус застана и извика, велејќи: ”Ако е некој
жеден, нека дојде кај Мене и нека пие. 38 Кој
верува во Мене, како што е кажано во
Писмото, ’од неговата внатрешност ќе потечат
реки на жива вода.’” 39 Тоа го рече за Светиот
Дух, Кого ќе Го примат оние кои веруваат во
Него, зашто Светиот Дух уште не им беше
даден, бидејќи Исус уште не беше прославен.

**Поделба меѓу народот**

40 А некои од народот, кои ги чуја тие зборови,
рекоа: ”Овој е навистина Пророкот.”

[41]Други велеа: "Овој е Христос."
Трети, пак, прашуваа: "Зар Христос ќе дојде
од Галилеја? [42]Зар Писмото не рече дека
Христос ќе дојде од Давидовото потомство, и
од гратчето Витлеем, од каде што беше
Давид?" [43]И така, настана раздор кај народот
заради Него. [44]А некои од нив сакаа да Го
фатат, но никој не стави рака врз Него.

### Неверните управители

[45]Кога стражарите дојдоа кај
првосвештениците и фарисеите, тие им рекоа:
"Зошто не Го доведовте?"
[46]Стражарите одговорија: "Никој никогаш не
зборувал така како што зборува Овој човек."
[47]А фарисеите им одговорија: "Зар и вие сте
заблудени? [48]Дали некој од првенците или од
фарисеите поверува во Него? [49]Туку, проклет е
овој народ, што не го знае Законот."
[50]Никодим (кој порано отиде кај Исус, а кој
беше еден од нив) им рече: [51]"Осудува ли
нашиот Закон некого, ако најнапред не го
сослуша и не дознае што прави?"
[52]Тие во одговор му рекоа: "Да не си и ти од
Галилеја? Испитај и види дека пророк не се
појавил од Галилеја." [53]И секој си отиде во
својот дом.

### Жената фатена во прељуба

**8** Исус отиде на Маслиновата Гора. [2]А во
мугрите повторно дојде во Храмот, и сите
луѓе доаѓаа кај Него. Тој седна и ги поучуваше.
[3]Тогаш законициите и фарисеите доведоа една
жена фатена во прељуба, и откако ја поставија
насреде, [4]Му рекоа: "Учителе, женава е
фатена на самото дело во прељуба. [5]Мојсеј ни
нареди во Законот да ги каменуваме таквите, а
Ти што велиш?" [6]Тоа го рекоа за да Го
искушаат, та да имаат за што да Го обвинат.
А Исус се наведна и почна да пишува со прст
по земјата. [7]Но бидејќи и натаму Го прашуваа,
се исправи и им рече: "Оној кој од вас е
безгрешен, прв нека фрли камен на неа!" [8]И
пак се наведна и пишуваше по земјата.
[9]А тие, кога го чуја тоа, почнаа да
отстапуваат еден по еден, почнувајќи од
најстарите. А Исус остана Сам со жената, која
стоеше насреде. [10]Исус се исправи и ѝ рече:

"Жено, каде се другите? Ниеден ли не те
осуди?"
[11]Таа одговори: "Ниеден, Господине."
Исус ѝ рече: "Ни Јас не те осудувам, оди си и
отсега не греши веќе."

**Исус е вистинската светлина**

[12]Исус пак продолжи да говори, велејќи: "Јас
Сум светлината на светот. Кој Ме следи, нема
да оди во темнина, туку ќе ја има светлината на
животот."
[13]Затоа фарисеите Му рекоа: "Ти сведочиш
Сам за Себе; Твоето сведоштво не е вистинито."
[14]Исус во одговор им рече: "Иако сведочам
Сам за Себе, Моето сведоштво е вистинито,
зашто знам од каде дојдов и каде одам, а вие не
знаете од каде дојдов и каде одам. [15]Вие судите
според телото, Јас не му судам никому. [16]А ако
и судам, Мојот суд е вистинит, затоа што не
Сум Сам, туку сме Јас и Оној Кој Ме прати.
[17]Дури и во вашиот закон пишува дека
сведоштвото на двајца луѓе е вистинито. [18]Јас
сведочам за Себе, и Таткото Кој Ме прати,
сведочи за Мене."
[19]Тогаш Му рекоа: "Каде е Твојот Татко?"
Исус одговори: "Не Ме познавате ни Мене
ни Мојот Татко. Ако Ме познававте Мене, ќе
Го познававте и Мојот Татко." [20]Овие зборови
ги кажа, кај ризницата, кога поучуваше во
Храмот, и никој не Го фати, зашто уште не
беше дошол Неговиот час.
[21]Исус повторно им рече: "Јас си одам, а вие
ќе Ме барате и ќе умрете во својот грев. Каде
што одам Јас - вие не можете да дојдете."
[22]Затоа Евреите рекоа: "Да не се самоубие,
зашто вели: 'Каде одам Јас - вие не можете да
дојдете?'"
[23]Им рече уште: "Вие сте од долу, Јас Сум од
горе. Вие сте од овој свет, а Јас не Сум од овој
свет. [24]Затоа ви реков дека ќе умрете во своите
гревови, зашто ако не поверувате дека Јас Сум
Тој, ќе умрете во своите гревови."
[25]Тогаш Го прашаа: "Кој си Ти?"
Исус им рече: "Па што ви зборувам уште од
почетокот? [26]Имам многу да зборувам и да
судам за вас, но вистинит е Оној Кој Ме
испрати, и Јас му го кажувам на светот она
што го имам слушнато од Него."

[27]Тие не сфатија дека им зборува за Таткото.
[28]Затоа Исус им рече: "Кога ќе Го подигнете
Синот Човеков, тогаш ќе знаете дека Јас Сум
и дека ништо не правам Сам од Себе, туку дека
го зборувам она што Таткото Ме научи. [29]Оној
Кој ме прати, со Мене е, не Ме остави Сам,
зашто секогаш го правам она што Му годи."
[30]Кога го зборуваше тоа, мнозина поверуваа
во Него.

**Вистината ослободува**

[31]Затоа Исус им рече на Евреите, кои Му
поверуваа: "Ако продолжите да го следите
Моето слово, навистина сте Мои ученици, [32]и
ќе ја знаете вистината, и вистината ќе ве
ослободи.
[33]Му одговорија: "Ние сме Авраамово
потомство и никогаш никому не сме му
робувале. Како велиш Ти: 'Ќе бидете
слободни?'"
[34]Исус им одговори: "Вистина, вистина, ви
велам дека секој што прави грев, роб му е на
гревот. [35]А робот не останува дома довека,
Синот останува довека. [36]И така, ако Синот ве
ослободи, навистина ќе бидете слободни.
[37]Знам дека сте Авраамово потомство, а сепак
сакате да Ме убиете, зашто Моето слово нема
место во вас. [38]Јас го зборувам тоа што сум го
видел кај Мојот Татко; исто и вие го правите
тоа што сте го чуле од вашиот татко."
[39]Му одговорија и рекоа: "Наш татко е
Авраам."
Исус им рече: "Ако сте Авраамови чеда,
вршете ги Авраамовите дела. [40]А сега сакате
да Ме убиете Мене, Човекот, Кој ви ја кажа
вистината, што ја чув од Бог. Авраам не
постапи така. [41]Вие ги вршите делата на својот
татко."
Тие Му рекоа: "Ние не сме родени од
блудство, имаме еден Татко - Бог."
[42]Исус им рече: "Ако Бог беше ваш Татко,
ќе Ме љубевте Мене, зашто Јас излегов и
дојдов од Бог, и не дојдов Сам од Себе, туку
Тој Ме прати. [43]Зошто не сфаќате што ви
велам? Затоа што не можете да го слушате
Моето слово. [44]Вие потекнувате од вашиот
татко - ѓаволот, и сакате да ги исполнувате
желбите на вашиот татко. Тој беше

човекоубиец од почетокот и не остана при
вистината, зашто во него нема вистина. Кога
зборува лага, зборува од своето, зашто е
лажливец и татко на лагата. 45Но Мене не Ми
верувате, бидејќи ви ја зборувам вистината.
46Кој од вас Ме обвинува за грев? Ако ја
зборувам вистината, зошто не Ми верувате?
47Оној кој е од Бог, ги слуша Божјите зборови,
а вие не ги слушате, затоа што не сте од Бог."
48Евреите Му одговорија, велејќи: "Не
зборуваме ли ние право дека Ти си самарјанин
и дека си опседнат од демон?"
49Исус одговори: "Јас немам демон, туку Го
почитувам Мојот Татко, а вие Ме срамите.
50Јас не ја барам Мојата Слава, има еден друг
Кој ја бара и суди. 51Вистина, вистина, ви
велам, ако некој го запази Моето слово, нема
да види смрт довека."
52Евреите Му рекоа: "Сега знаеме дека има
демон во Тебе. Авраам умре, а и пророците, а
Ти велиш: 'Ако некој го запази Моето слово,
нема да вкуси смрт довека.' 53Зар си Ти
поголем од нашиот татко Авраам, кој умре? И
пророците умреа. За кого се претставуваш Ти
Самиот?"
54Исус одговори: "Ако Јас се прославувам
Самиот Себе, Мојата слава е ништожна. Мене
Ме прославува Мојот Татко, за Кого вие
велите: 'Тој е наш Бог'. 55Вие не Го запознавте,
а Јас Го познавам. И ако речам дека не Го
познавам, ќе бидам лажливец како и вие, но
Јас Го познавам и го пазам Неговото слово.
56Авраам, вашиот татко, се радуваше да го
види Мојот ден; и го виде, и се зарадува."
57Евреите Му рекоа: "Уште немаш педесет
години, а си го видел Авраам?"
58Исус им рече: "Вистина, вистина, ви велам:
Јас Сум уште од пред Авраамовото раѓање."
59Тогаш грабнаа камења за да ги фрлат на
Него, но Исус се засолни и излезе од Храмот.

**Исцелување на слепороден**

**9** И кога заминуваше, виде човек, слеп од
раѓање. 2А учениците Го прашаа: "Раби,
кој згрешил, тој или неговите родители, та се
родил слеп?"
3Исус одговори: "Не згрешил ни тој ниту
неговите родители, туку за да се пројават

Божјите дела врз него. [4]Ние треба да ги
извршуваме делата на Оној Кој Ме прати,
додека е ден. Доаѓа ноќ, кога никој не ќе може
да работи. [5]Додека Сум во светот, Јас Сум
Светлината на светот."
[6]Штом го рече тоа, плукна наземи, направи
кал со плунката и со неа ги намачка неговите
очи, [7]па му рече: "Оди, измиј се во бањата
Силоам (што значи: "Пратен"). Тој отиде, се
изми и дојде гледајќи.
[8]А соседите и оние што го гледаа порано
како питач, велеа: "Зар овој не е оној, што
седеше и питаше?"
[9]Едни велеа: "Тој е", други велеа: "Не е, но
прилега на него."
Тој рече: "Јас сум!"
[10]Тогаш му рекоа: "Како ти се отворија
очите?"
[11]Тој одговори: "Човекот, Кој се вика Исус,
направи кал, ми ги намачка очите и ми рече:
"Оди во Силоам и измиј се. Јас отидов, се
измив и прогледав."
[12]Тогаш му рекоа: "Каде е Тој?", а човекот
рече: "Не знам."
[13]Го одведоа поранешниот слепец кај
фарисеите. [14]А беше саботен ден кога Исус
направи кал и му ги отвори очите. [15]Тогаш
повторно фарисеите го прашаа како
прогледал! Тој им рече: "Ми стави кал на
очите, се измив и гледам."
[16]Тогаш некои од нив рекоа: "Овој Човек не
е од Бог, не ја празнува саботата."
Други говореа: "Како може грешен човек да
прави такви чудотворни знаци?" И настана
раздор меѓу нив.
[17]Тогаш пак му рекоа на слепиот: "Што
велиш ти за Оној Кој ти ги отвори очите?"
А тој рече: "Пророк е!"
[18]Но Евреите не поверуваа дека бил слеп и
дека прогледал, сè додека не ги повикаа
неговите родители, [19]и ги прашаа, велејќи:
"Дали е овој вашиот син, за кого велите дека
се родил слеп? Како гледа сега?"
[20]Неговите родители одговорија: "Знаеме
дека овој е нашиот син и дека се роди слеп, [21]а
како гледа сега, не знаеме, и кој му ги отворил
очите, ние не знаеме. Прашајте го него, тој е
возрасен, самиот нека зборува за себе."

22Неговите родители го рекоа ова, зашто се
плашеа од Евреите, бидејќи Евреите се беа
договориле да биде исклучен од синагогата
секој кој ќе Го признае Него за Христос.
23Заради тоа, неговите родители рекоа:
"Возрасен е. Прашајте го него."
24Тогаш повторно го повикаа човекот, кој
пред тоа беше слеп и му рекоа: "Прослави Го
Бога! Ние знаеме дека Тој Човек е грешник."
25А човекот им одговори: "Дали е грешник-
не знам, но едно знам: бев слеп, а сега гледам."
26Тогаш тие повторно го прашаа: "Што ти
стори? Како ти ги отвори очите?"
27Тој им одговори: "Веќе ви реков, а вие не
слушавте, зошто сакате да чуете повторно? Да
не сакате и вие да станете Негови ученици?"
28Тие го прекорија и рекоа: "Ти си Негов
ученик, а ние сме Мојсееви ученици. 29Ние
знаеме дека Бог му говорел на Мојсеј, а од
каде е Овој, не знаеме."
30Човекот им одговори, велејќи: "Е тоа е за
чудење, што вие не знаете од каде е, а Тој ми
ги отвори очите. 31Знаеме дека Бог не слуша
грешници, туку оној кој е богобојазлив и ја
врши Неговата волја, него го слуша. 32Откако
е веков не се чуло дека некој му ги отворил
очите на слепороден. 33Ако Тој не беше од
Бога, ништо не ќе можеше да направи."
34А тие му одговорија со зборовите: "Ти си
целиот роден во гревови, ти ли ќе нè учиш
нас?" И го истераа надвор.

**Духовно слепило**

35Исус чу дека го истерале надвор, го најде и го
праша: "Веруваш ли ти во Божјиот Син?"
36Тој одговори, велејќи: "А Кој е Тој,
Господине, за да верувам во Него?"
37Исус му рече: "Ти веќе Го виде, Тој зборува
со тебе."
38А тој рече: "Верувам, Господине", и Му се
поклони.
39Тогаш Исус рече: "Јас дојдов на овој свет
за суд, за да прогледаат оние кои не гледаат и
за да ослепат оние кои гледаат."
40Некои од фарисеите, кои беа со Него, го
чуја тоа и Му рекоа: "Да не сме и ние слепи?"
41Исус им рече: "Да бевте слепи немаше да
имате грев, ама сега велите: 'Гледаме' - затоа
гревот ви останува."

## Добриот Пастир

**10** "Вистина, вистина, ви велам, оној што
не влегува во трлото низ врата, туку
прескокнува на друго место, тој е крадец и
разбојник. [2]А оној што влегува низ вратата, тој
е пастир на овците. [3]Нему вратарот му отвора,
а овците го слушаат неговиот глас. Тој ги вика
по име и ги изведува. [4]Кога ќе ги изведе, оди
пред нив, а овците одат по него, зашто го
познаваат неговиот глас. [5]По туѓинец никако
не одат, туку бегаат од него, зашто не го
познаваат гласот на туѓинците." [6]Исус им ја
кажа оваа споредба, но тие не го сфатија
значењето на тоа за кое им зборуваше.

[7]Исус повторно им рече: "Вистина, вистина,
ви велам: Јас Сум вратата за овците. [8]Сите кои
дојдоа пред Мене, се крадци и разбојници, но
овците не ги послушаа. [9]Јас Сум вратата. Кој
ќе влезе низ Мене, ќе биде спасен, ќе влегува и
ќе излегува и ќе најде пасиште. [10]Крадецот
влегува само да обира, да заколе и да погуби.
Јас дојдов за да имаат живот и да го имаат во
изобилие.

[11]Јас Сум Добриот Пастир. Добриот пастир
го дава својот живот за овците. [12]Главеникот,
кој не е пастир, кому овците не му припаѓаат,
го гледа волкот како доаѓа, ги остава овците и
бега, а волкот ги разграбува и ги растркува;
[13]зашто е главеник и не се грижи за овците.

[14]Јас Сум Добриот Пастир и ги познавам
Моите и Моите Ме познаваат Мене. [15]Како
што Таткото Ме познава Мене, и Јас Го
познавам Таткото; и Јас го давам Мојот живот
за овците. [16]И други овци имам, што не се од
ова трло, и нив треба да ги доведам. Тие ќе го
слушаат Мојот глас и ќе биде едно стадо и еден
пастир. [17]Таткото Ме љуби затоа што Јас го
давам Својот живот, за повторно да го земам.
[18]Никој не Ми го одзеде, туку Јас го давам Сам
од Себе. Имам власт да го дадам, и имам власт
да го земам пак. Оваа заповед ја примив од
Мојот Татко."

[19]Заради овие зборови пак настана раздор
меѓу Евреите. [20]Мнозина од нив велеа:
"Опседнат е од демон и блада, зошто Го
слушате?"

[21]Други велеа: "Тоа не се зборови на
опседнат од демон. Може ли демон да отвора
очи на слепи?"

**Увереноста на верниците**

22Тогаш во Ерусалим се празнуваше празникот
Посветување; беше зима. 23А Исус одеше по
Соломоновиот трем на Храмот. 24Тогаш
Евреите Го опкружија и Му рекоа: "До кога ќе
ни ја измачуваш душата? Ако си Ти Христос,
кажи ни отворено!"

25Исус им одговори: "Ви реков, и не
верувате. Делата што Јас ги правам во името
на Мојот Татко сведочат за Мене. 26Но, вие не
верувате, зашто не сте од Моите овци. 27Моите
овци го слушаат Мојот глас, Јас ги познавам, и
тие одат по Мене. 28Јас им давам вечен живот и
никогаш нема да загинат и никој нема да ги
отме од Мојата рака. 29Мојот Татко, Кој ми ги
даде, поголем е од сите, и никој не може да ги
отме од раката на Мојот Татко. 30Јас и Мојот
Татко сме едно."

31Евреите, пак, зедоа камења за да Го
каменуваат. 32Исус им рече: "Ви покажав
многу добри дела од Мојот Татко. За кое од
тие дела ќе Ме каменувате?"

33Евреите Му одговорија: "Не Те
каменуваме заради добро дело, туку заради
богохулство, зашто Ти, иако си човек, се
правиш Бог."

34Исус им одговори: "Не е ли напишано во
вашиот Закон: 'Јас реков: богови сте?' 35Ако ги
нарече богови оние на кои им беше упатено
Божјото Слово, а Писмото не може да биде
нарушено, 36зошто вие велите дека хули на
Бога Оној Кого Таткото Го посвети и Го
испрати во светот. Затоа што реков: 'Јас Сум
Божјиот Син?' 37Ако не ги извршувам делата
на Мојот Татко, не верувајте Ми. 38А ако ги
извршувам, верувајте им на делата, ако Мене
не Ми верувате, за да знаете и останете во
знаењето дека Таткото е во Мене и Јас сум во
Таткото ! " 39Тогаш сакаа пак да Го фатат, но
им се измолкна од рацете.

40И пак отиде преку Јордан, каде што
отпрвин крштаваше Јован, и остана таму. 41И
мнозина дојдоа кај Него и рекоа: "Јован не
направи ниедно чудо, но сè што рече Јован за
Него, беше вистина." 42И таму мнозина
поверуваа во Него.

### Лазар умира

**11** Имаше и еден болен човек, Лазар од
Бетанија, од селото на Марија и сестра ѝ
Марта. 2А Марија, чиј брат Лазар беше болен,
беше онаа која Го помаза Господа со миро и ги
избриша Неговите нозе со својата коса. 3И
така, сестрите пратија вест до Него, да Му
кажат: "Господи, ете, болен е оној кого го
љубиш."

4А штом Исус го чу тоа, рече: "Болеста не е
за умирачка, туку за Божја слава, за преку неа
да се прослави Божјиот Син." 5Исус ги љубеше
Марта, нејзината сестра и Лазара. 6И кога чу
дека е болен, остана уште два дена во местото
каде се наоѓаше.

7Потоа им рече на учениците: "Да отидеме
пак во Јудеја."

8Учениците Му рекоа: "Раби, Евреите сега
сакаа да Те каменуваат, а Ти пак одиш онаму?"

9Исус одговори: "Зар денот нема дванаесет
часови? Ако некој оди дење, не се сопнува,
зашто ја гледа светлината на овој свет. 10А ако
некој оди ноќе, се сопнува, зашто нема
светлина во него."

11Тоа им го рече, а потоа продолжи:
"Нашиот пријател Лазар заспа, одам да го
разбудам."

12Тогаш учениците Му рекоа: "Господи, ако
заспал, ќе оздравее." 13Додека Исус зборуваше
за неговата смрт, тие мислеа дека зборува за
починка во сон.

14Тогаш Исус им рече јасно: "Лазар умре;
15ама се радувам заради вас, оти не бев таму, за
да поверувате. Ајде да отидеме кај него."

16Тогаш Тома, наречен Близнак, им рече на
соучениците: "Да отидеме и ние за да умреме
со него!"

17И така, кога Исус дојде дозна дека е четири
дена во гробот. 18А Бетанија беше близу до
Ерусалим, околу петнаесет стадии, 19и мнозина
Евреи беа дошле кај Марта и Марија да ги
утешат за братот. 20Штом чу Марта дека доаѓа
Исус, излезе да Го пречека, а Марија остана
дома.

21Притоа Марта Му рече на Исус: "Господи,
да беше Ти тука, брат ми немаше да умре. 22А
и сега знам дека Бог ќе Ти даде сѐ за што ќе Го
замолиш."

23Исус ѝ рече: "Твојот брат ќе воскресне."
24Марта Му рече: "Знам дека ќе воскресне
при воскресението, во последниот ден."
25Исус ѝ рече: "Јас Сум Воскресението и
Животот; оној што верува во Мене, и да умре -
ќе живее. 26И секој, кој живее и верува во
Мене, нема да умре довека. Веруваш ли во
тоа?
27Му рече: "Да, Господи, јас верувам дека Ти
си Христос, Божјиот Син, Кој треба да дојде на
светот."
28Штом го рече тоа, отиде и ја повика сестра
си Марија и ѝ рече скришно: "Учителот е тука
и те вика!" 29А таа, штом го чу тоа, веднаш
стана и тргна кон Него. 30Имено, Исус уште не
беше втасал во селото, туку беше на местото
каде што Го сретна Марта. 31Евреите, пак, кои
беа со неа дома и ја тешеа, штом видоа дека
Марија стана и бргу излезе, тргнаа по неа,
мислејќи дека оди на гробот, таму да се
изнаплаче.
32А кога Марија дојде таму, каде што беше
Исус, кога Го виде, падна пред Неговите нозе и
Му рече: "Господи, да беше Ти тука, немаше
брат ми да умре."
33Кога Исус ја виде расплакана, и како
плачат Евреите, кои дојдоа со неа, се растажи
во духот, и се потресе 34и рече: "Каде го
положивте?"
Му рекоа: "Господи, дојди и види!"
35Исус просолзи.
36Тогаш Евреите рекоа: "Гледај, колку го
љубел!"
37А некои од нив рекоа: "Не можеше ли Овој
Кој му ги отвори очите на слепиот, да направи
и овој да не умре?"

**Исус го враќа Лазара во живот**

38А Исус пак длабоко трогнат, дојде до гробот;
а тоа беше пештера со камен навален на
влезот. 39Исус рече: "Поместете го каменот!"
Марта, сестрата на покојникот, Му рече:
"Господи, веќе смрди, зашто четири дена е во
гробот."
40Исус ѝ рече: "Нели ти реков, ако веруваш,
ќе ја видиш Божјата слава?"
41Тогаш го поместија каменот, а Исус ги
подкрена очите и рече: "Татко, Ти благодарам

што Ме послуша. 42Јас знаев дека секогаш Ме
слушаш, но ова го реков заради насобраните
луѓе, за да поверуваат дека Ти Ме прати."
43Откако го рече тоа, викна со силен глас:
"Лазаре, излези надвор!" 44Умрениот излезе,
замотан со повои по рацете и нозете, а лицето
му беше забрадено со крпа.

Исус им рече: "Одмотајте го и пуштете го да
оди!"
45Тогаш мнозина од Евреите, кои дојдоа со
Марија и видоа што направи Тој, поверуваа во
Него, 46а некои од нив отидоа кај фарисеите и
им раскажаа што стори Исус.

**Големиот совет против Исус**

47Затоа првосвештениците и фарисеите го
свикаа Советот и рекоа: "Што да чиниме? Овој
човек прави многу чудотворни знаци! 48Ако Го
оставиме така, сите ќе веруваат во Него, а
Римјаните ќе дојдат и ќе ни ги одземат и
земјата и народот!"
49А еден од нив, Кајафа, кој беше врховен
свештеник во таа година, им рече: "Вие не
знаете ништо, 50ниту помислувате дека е
подобро за нас да умре еден човек за народот,
отколку сиот народ да пропадне."
51А ова не го рече сам од себе, туку, како
врховен свештеник во таа година, прорече дека
Исус ќе умре за народот, 52и не само за
народот, туку и за да ги собере заедно
раштрканите Божји деца. 53Така, по тој ден се
договорија да Го убијат.
54Затоа Исус веќе не се движеше јавно меѓу
Евреите, туку отиде оттаму во еден крај близу
до пустината, во градот наречен Ефраим, и
таму престојуваше со учениците.
55А наближуваше јудејската Пасха, па
мнозина од внатрешноста се искачуваа кон
Ерусалим, пред Пасхата, за да се исчистат. 56Го
бараа Исус, и стоејќи во Храмот зборуваа меѓу
себе: "Што мислите? Нема ли да дојде на
празникот?" 57А првосвештениците и
фарисеите веќе беа издале заповед, ако некој
дознае каде е, да јави, за да Го фатат.

## Марија Го помазува Исус во Бетанија
(Мт. 26:6-13; Мк. 14:3-9)

12 На шест дни пред Пасхата, Исус дојде во
Бетанија, каде што беше Лазар, кого го
воскресна од мртвите. 2Таму Му приготвија
вечера. Марта послужуваше, а Лазар беше
еден од оние кои со Него беа прилегнати крај
трпезата. 3Тогаш Марија зеде литар миро од
чист и скапоцен нард, ги помаза Исусовите
нозе и ги избриша со својата коса; а куќата се
исполни со мирис од мирото.
4А Јуда Искариот, еден од Неговите
ученици, кој сакаше да Го предаде, рече:
5"Зошто мирово не се продаде за триста
денарии, и да им се раздаде на сиромашните?"
6Тоа не го рече зашто се грижеше за
сиромашните, туку затоа што беше крадец; кај
него беше чекмежето со пари и поткрадуваше
од она што го пуштаа во него.
7Но Исус рече: "Оставете ја! Нека го изврши
тоа за денот на Мојот погреб. 8Зашто
сиромашните ги имате секогаш покрај себе, а
Мене Ме немате секогаш."
9Многу Евреи дознаа дека е таму, па дојдоа
не само заради Исус, туку да го видат и Лазар,
кого што го воскресна од мртвите.
10Првосвештениците, пак, решија да го убијат
и Лазар, 11зашто многу Евреи ги напуштаа
заради него и веруваа во Исус.

## Исус влегува во Ерусалим
(Мт. 21:1-11; Мк. 11:1-11; Лк. 19:28-40)

12На следниот ден, голем број луѓе, што беа
дојдени на празникот, кога слушнаа дека Исус
доаѓа во Ерусалим, 13зедоа палмови гранки,
излегоа да го пречекаат, извикувајќи:

"Осана!
Благословен е Оној Кој
доаѓа во Господовото име,
Царот на Израел!"

14А Исус најде младо од магаре, односно
магаренце, и го јавна, како што е напишано:

15"Не плаши се, Сионова ќерко!
Еве, твојот Цар доаѓа,
седејќи на младо магаре."

[16]Неговите ученици отпрвин не го разбраа
тоа, но кога Исус се прослави, тогаш се сетија
дека тоа беше напишано за Него, и дека тоа
Му Го сторија.
[17]А народот, кој беше со Него, сведочеше
дека Тој го повика Лазар од гробот и го
воскресна од мртвите. [18]Заради тоа народот и
излезе да Го пречека, зашто чу дека Тој го
направи тој чудотворен знак. [19]Фарисеите, пак,
си рекоа меѓу себе: "Гледате дека сè е
бесполезно, еве, народот тргна по Него."

**Исусовите последни зборови упатени кон народот**

[20]Меѓу поклониците, кои беа дојдени на
празникот, имаше и некои Грци. [21]Тие му
пристапија на Филип, којшто беше од
галилејска Бетсаида, и го замолија, велејќи:
"Господине, сакаме да Го видиме Исус. [22]Филип
отиде и му кажа на Андреј; потоа Андреј и
Филип отидоа и Му кажаа на Исус.
[23]А Исус им одговори: "Дојде часот да се
прослави Синот Човеков. [24]Вистина, вистина,
ви велам, ако пченичното зрно не падне во
земјата и не умре, останува само, а ако умре,
донесува многу плод. [25]Кој го љуби својот
живот, ќе го загуби, а кој го мрази својот
живот на овој свет - ќе го запази за вечен
живот. [26]Ако некој Ми служи Мене, нека Ме
следи; таму каде што Сум Јас, таму ќе биде и
Мојот слуга. Ако некој Ми служи Мене, него
Таткото ќе го почитува.
[27]Еве, Мојата душа е вознемирена, и што да
кажам: Татко, избави Ме од овој час? Па,
заради тоа и дојдов до овој час! [28]Татко,
прослави го Твоето име!"
Тогаш дојде глас од небото: "Го прославив и
пак ќе го прославам." [29]А народот, кој стоеше
и го чу, рече: "Згрми!"- а други рекоа: "Ангел
Му проговори!"
[30]Исус во одговор рече: "Овој глас не дојде
заради Мене, туку заради вас. [31]Сега е судот на
овој свет. Сега владетелот на овој свет ќе биде
изгонет! [32]А Јас, ако бидам воздигнат од
земјата, ќе ги привлечам сите кон Себе." [33]Тоа
го рече за да покаже со каква смрт ќе умре.
[34]Тогаш народот Му одговори: "Од Законот
имаме слушнато дека Христос треба да остане

вечно. Тогаш, како велиш Ти: 'Синот Човеков
треба да биде воздигнат?' Кој е тој Син
Човеков?"
35 Тогаш Исус им рече: "Уште малку време
Светлината е меѓу вас! Одете додека ја имате
Светлината, за да не ве зафати темнината! Кој
оди во темнина, не знае каде оди. 36 Додека ја
имате Светлината, верувајте во Светлината, за
да бидете синови на Светлината." Исус го рече
тоа, па отиде и се скри од нив.

**Мнозина веруваат, но се плашат**

37 Иако направи толку чудотворни знаци пред
нив, не веруваа во Него, 38 за да се исполни
словото, што го рече пророкот Исаија:

"Господи, кој ѝ поверува
на нашата порака?
И на кого му се откри Господовата рака?"

39 Затоа не можеа да веруваат, зашто Исаија
уште рече:

40 "Им ги заслепи очите
и им ги скамени срцата,
за да не гледаат со очите,
за да не разбираат со срцето
и да не се обратат - за да не ги исцелам."

41 Исаија го рече тоа, зашто ја виде Неговата
слава и зборуваше за Него.
42 Сепак, мнозина од првенците поверуваа во
Него, но заради фарисеите тоа не го признаваа
јавно, за да не бидат исклучени од синагогата;
43 зашто повеќе ја сакаа човечката слава,
отколку Божјата.
44 А Исус го поткрена гласот и рече: "Кој
верува во Мене, не верува во Мене туку во
Оној Кој Ме прати. 45 И кој Ме гледа Мене, Го
гледа Оној Кој Ме прати. 46 Јас, Светлината,
дојдов на светот, за ниту еден кој верува во
Мене да не остане во темнина.
47 И ако некој ги чуе Моите зборови, а не ги
почитува, Јас не го судам: зашто не дојдов да
Му судам на светот, туку да го спасам светот.
48 Кој Ме отфрла Мене и не ги прима Моите
зборови, има свој судија: Словото, што го
изговорив, тоа ќе му суди во последниот ден.

49Зашто Јас не зборував Сам од Себе, туку
Таткото Кој Ме прати, Тој Ми даде заповед
што да речам и што да зборувам. 50И знам дека
Неговата заповед е вечен живот. И така, она
што го зборувам Јас, го зборувам онака како
што Ми кажа Таткото.”

**Исус им ги мие нозете на учениците**

**13** А пред празникот Пасха, Исус, знаејќи
дека Му дојде часот за да замине од овој
свет кон Таткото, откако ги засака Своите во
светов, ги љубеше докрај.
2За време на вечерата, ѓаволот веќе беше
ставил мисла во срцето на Јуда, синот на
Симон Искариот, да Го предаде. 3Исус, знаејќи
дека Таткото Му предаде сѐ во рацете, дека
излезе од Бог и дека оди кај Бог, 4стана од
вечерата, ја соблече горната облека, зеде крпа
и се опаша. 5Потоа налеа вода во садот за
миење и почна да им ги мие нозете на
учениците и да ги брише со крпата со која
беше опашан.
6Така, дојде до Симон Петар, а овој Му рече:
”Господи, Ти ли ќе ми ги миеш нозете?”
7Исус одговори, велејќи му: ”Ти сега не
знаеш што правам Јас, но подоцна ќе
разбереш.”
8Петар Му рече: ”Ти никогаш нема да ми ги
измиеш нозете!”
Исус му одговори: ”Ако не те измијам,
немаш дел со Мене.”
9Симон Петар Му рече: ”Господи, измиј ми
ги не само нозете, туку и рацете и главата.”
10Исус му одговори: ”На измиениот треба да
му се измијат само нозете, зашто целиот е
чист, а вие сте чисти, но не сте сите.” 11Бидејќи
знаеше кој ќе Го предаде, затоа и рече: ”Не сте
сите чисти!”
12А кога им ги изми нозете, ја зеде својата
горна облека и пак прилегна крај трпезата и
им рече: ”Сфативте ли што ви сторив? 13Вие
Ме нарекувате Мене Учител и Господ, и право
велите, зашто тоа Сум. 14И така, ако Јас,
Господ и Учител, ви ги измив нозете, и вие сте
должни да си ги миете нозете еден на друг;
15зашто ви дадов пример и вие да правите
онака како што ви направив Јас. 16Вистина,
вистина, ви велам: слугата не е поголем од

својот господар, ниту пратеникот е поголем од
оној што го праќа. 17Кога ги знаете овие
работи, блажени сте ако ги исполнувате.
18Не зборувам за сите вас. Ги знам оние што
ги избрав; но треба да се исполни Писмото:
'Оној Кој го јаде Мојот леб, ја крева својата
петица против Мене.'
19Отсега ќе ви кажувам пред да се збидне, за
да поверувате, кога ќе се збидне, дека Јас Сум.
20Вистина, вистина, ви велам: кој го прима оној
кого Јас го праќам, Мене Ме прима, а кој Ме
прима Мене, Го прима Оној Кој Ме прати
Мене."

**Исус го претскажува Своето предавство**
(Мт. 26:20-25; Мк. 14:17-21; Лк. 14:17-21)

21Штом го рече тоа, Исус се вознемири во
духот, па посведочи и рече: "Вистина, вистина,
ви велам дека еден од вас ќе Ме предаде."
22Тогаш учениците се погледнаа еден со друг,
не знаејќи за кого зборува. 23А еден од
Неговите ученици, кого Исус го љубеше, беше
се навалил на Исусовиот скут; 24тогаш Симон
Петар му даде знак и му рече: "Прашај го за
кого зборува?"
25Така, тој се потпре на Исусовите гради и му
рече: "Господи, кој е тој?"
26Исус одговори: "Тоа е оној кому ќе му
натопам залак и ќе му го подадам." И го
натопи залакот, го зеде и му го даде на Јуда,
синот на Симон Искариот. 27И откако го прими
залакот, сатаната влезе во него.
Исус, пак, му рече: "Што ќе правиш, прави
побргу!" 28Ама никој од оние што беа
прилегнати крај трпезата, не разбра зошто му
го рече тоа. 29Но, бидејќи кај Јуда беше
чекмежето, некои помислија дека Исус му
вели: "Купи што ни е потребно за празникот!"
или да им раздаде нешто на сиромашните.
30Штом го прими залакот, Јуда веднаш излезе,
а беше ноќ.

**"Имајте љубов меѓу себе"**

31И кога излезе, Исус рече: "Сега се прослави
Синот Човеков, и Бог се прослави во Него.
32Ако Бог се прослави во Него, и Бог ќе Го
прослави во Себе, а ќе Го прослави веднаш.
33Чеда, уште малку сум со вас; ќе Ме барате,

и како што им реков на Евреите: таму каде
што одам Јас, вие не можете да дојдете, и вам
ви велам:
[34]Ви давам нова заповед: да се љубите еден
со друг; како што Јас ве љубев вас, така и вие
да се љубите еден со друг. [35]По ова сите ќе
познаат дека сте Мои ученици - ако имате
љубов меѓу себе!"

### Претскажување на Петровото откажување

[36]Симон Петар Му рече: "Господи, каде
одиш?"
Исус му одговори: "Таму каде што одам Јас,
ти сега не можеш да дојдеш со Мене, но
подоцна ќе дојдеш."
[37]Петар Му рече: "Господи, зошто не можам
да дојдам по Тебе сега? Својот живот ќе го
дадам за Тебе."
[38]Исус одговори: "Својот живот ќе го дадеш
за Мене? Вистина, вистина, ти велам, петел
нема да пропее, додека ти трипати не се
откажеш од Мене."

### Исус е Патот, Вистината и Животот

**14** "Да не се вознемирува вашето срце;
верувајте во Бог, и верувајте во Мене!
[2]Во Домот на Мојот Татко има многу места за
живеење; ако не беше така, Јас ќе ви кажев.
Одам да ви приготвам место. [3]А кога ќе
отидам и ви приготвам место, пак ќе дојдам и
ќе ве земам кај Себе, за да бидете и вие таму
каде што Сум Јас, [4]А патот за онаму каде што
одам, го знаете."
[5]Тома Му рече: "Господи, не знаеме каде
одиш! Како можеме да го знаеме патот?"
[6]Исус му одговори: "Јас Сум Патот,
Вистината и Животот. Никој не доаѓа кај
Таткото, освен преку Мене. [7]Ако Мене Ме
познававте, ќе Го познававте и Мојот Татко. А
отсега Го познавате и сте Го виделе!"
[8]Филип Му рече: "Господи, покажи ни Го
Таткото, и доволно ќе ни биде."
[9]Исус му рече: "Толку време Сум со вас и не
Ме позна ли, Филипе? Кој Ме видел Мене, Го
видел и Таткото; тогаш како велиш ти:
'Покажи ни Го Таткото!?' [10]Не веруваш ли
дека Јас Сум во Таткото и дека Таткото е во
Мене? Зборовите што ви ги кажувам не ги

зборувам од Себе; Таткото, Кој е во Мене, Тој
ги врши делата. [11]Верувајте Ми дека Јас Сум
во Таткото и Таткото е во Мене; ако пак не -
верувајте заради самите дела. [12]Вистина,
вистина, ви велам: кој верува во Мене, делата
што ги вршам Јас, ќе ги врши и тој. Ќе прави и
поголеми од нив, зашто Јас одам кај Таткото.
[13]И што и да побарате во Мое име, ќе
направам, за да се прослави Таткото во Синот.
[14]И ако посакате нешто во Мое име, Јас ќе го
сторам."

**Ветувањето на Светиот Дух**

[15]"Ако Ме љубите, ќе ги пазите Моите
заповеди. [16]А Јас ќе Го молам Таткото, и Тој
ќе ви даде друг Утешител, за да биде со вас
довека: [17]Духот на Вистината, Кого светот не
може да Го прими, зашто не Го гледа, ниту Го
познава. Вие Го познавате, зашто Тој
престојува со вас и ќе биде во вас. [18]Нема да ве
оставам сираци, ќе дојдам кај вас. [19]Уште
малку, и светот веќе нема да Ме гледа, а вие ќе
Ме гледате; затоа што Јас живеам и вие ќе
живеете. [20]Во оној ден ќе знаете дека Јас Сум
во Мојот Татко, и вие во Мене и Јас во вас.
[21]Кој ги има Моите заповеди и ги пази, тој Ме
љуби, а кој Ме љуби Мене, ќе биде љубен од
Мојот Татко, и Јас ќе го љубам, а Јас Самиот
ќе му се објавам."

[22]Јуда (не Искариот) му рече : "Господи, што
значи тоа дека ќе ни се јавиш нам, а не на
светот?"

[23]Исус во одговор му рече: "Ако некој Ме
љуби, ќе го пази Моето Слово, и Мојот Татко
ќе го љуби: кај него ќе дојдеме и во него ќе се
вселиме. [24]Кој не Ме љуби, не ги држи Моите
зборови, а Словото што го слушате, не е Мое,
туку е од Таткото Кој Ме испрати.

[25]Ова ви го зборував, додека бев кај вас; [26]а
Утешителот, Светиот Дух, Кого Таткото ќе Го
испрати во Мое име, ќе ве научи на сè и ќе ве
потсети на сè што ви реков. [27]Ви оставам мир,
ви го давам Мојот мир. Не ви го давам како
што го дава светот. Нека не се вознемирува
вашето срце и нека не се плаши.

[28]Чувте дека ви реков: Си одам и ќе се
вратам. Ако Ме љубите, ќе се зарадувате дека
одам кај Таткото, зашто Таткото е поголем од

Мене. [29]А сега ви реков, пред да се случи тоа,
за да поверувате кога ќе се случи. [30]Не ќе
зборувам уште многу со вас, зашто доаѓа
принцот на овој свет. Тој нема ништо со Мене;
[31]туку, за да знае светот дека Јас Го љубам
Таткото и правам така како што Ми заповеда
Таткото!
Станете, да си одиме оттука!"

**Исус е вистинската лоза**

**15** Јас Сум вистинската лоза, а Мојот
Татко е лозарот. [2]Тој ја отстранува
секоја лозинка од Мене што не дава плод, а ја
обрежува секоја што дава плод, за да даде
повеќе род. [3]Вие сте веќе чисти заради
Словото кое ви го зборував. [4]Останете во
Мене и Јас во вас. Како што лозинката не
може да роди плод сама од себе ако не остане
на лозата, така ни вие, ако не останете во
Мене.
[5]Јас Сум лозата, а вие сте лозинките. Кој
останува во Мене и Јас во него, тој дава многу
плод; зашто без Мене не можете да сторите
ништо. [6]Ако некој не остане во Мене, тој ќе
биде исфрлен како лозинка и се суши, -
лозинките ги собираат, ги фрлаат в оган и ги
горат. [7]Ако останете во Мене и ако Моите
зборови останат во вас, барајте што и да
посакате, и ќе ви биде дадено. [8]Мојот Татко се
прославува со тоа што давате многу плод и
покажувате дека сте Мои ученици.
[9]Како што Таткото Ме засака Мене, така и
Јас ве засакав вас. Останете во Мојата љубов !
[10]Ќе останете во Мојата љубов, ако ги запазите
Моите заповеди, како што и Јас ги запазив
заповедите на Мојот Татко и останувам во
Неговата љубов. [11]Ова ви го реков за да биде
Мојата радост во вас, а вашата радост да биде
целосна. [12]Ова е Мојата заповед: да се љубите
еден со друг како што Јас ве засакав вас.
[13]Никој нема поголема љубов од оваа: да го
положи сопствениот живот за своите
пријатели. [14]Вие сте Ми пријатели ако го
вршите она што Јас го заповедам. [15]Не ве
нарекувам веќе слуги, зашто слугата не знае
што прави неговиот господар, туку ве нареков
пријатели, зашто ви кажав сѐ што чув од
Таткото. [16]Вие не Ме избравте Мене, туку Јас

ве избрав вас и ве поставив да одите и да
принесувате плод, и вашиот плод да остане; за
што и да побарате во Мое име, да ви даде.
17 Ова ви го заповедам: да се љубите еден со
друг! "

**Учениците треба да очекуваат прогонство**

18 "Ако светот ве мрази, да знаете дека Мене
Ме мразеше уште пред вас! 19 Да бевте од овој
свет, светот би ги љубел своите; но бидејќи не
сте од светов, туку Јас ве избрав од светот,
затоа светот ве мрази. 20 Помнете го зборот
што ви го реков: 'Слугата не е поголем од
својот господар!' Ако Ме прогонуваа Мене, ќе
ве прогонуваат и вас; ако го пазеа Моето
Слово, ќе го пазат и вашето. 21 Туку, сето ова
ќе ви го прават заради Моето име, затоа што
не Го познават Оној Кој Ме прати. 22 Да не
дојдев и да не им зборував, немаше да имаат
грев; но сега немаат изговор за својот грев.
23 Кој Ме мрази Мене, Го мрази и Мојот Татко.
24 Да не направев меѓу нив дела какви што
никој друг не направил, немаше да имаат грев;
но сега видоа и пак нè мразат Мене и Мојот
Татко. 25 Туку, треба да се исполни словото,
запишано во нивниот Закон: 'Ме замразија без
причина!'

26 А кога ќе дојде Утешителот, Кого Јас ќе ви
Го испратам од Таткото, Духот на Вистината,
Кој излегува од Таткото, Тој ќе сведочи за
Мене; 27 а и вие ќе сведочите, бидејќи бевте со
Мене уште од почетокот."

16 "Ова ви го кажав, за да не се соблазните.
2 Ќе ве бркаат од синагогите, а ќе дојде
час кога секој што ќе ве убие, ќе мисли дека со
тоа Му служи на Бога. 3 Тоа ќе го прават,
бидејќи не Го знаат Таткото, ниту Мене. 4 Ова
ви го кажав за да се сетите кога ќе дојде
нивното време дека сум ви го рекол. Ова не ви
го кажав од почетокот, бидејќи бев со вас."

**Делото на Светиот Дух**

5 "А сега одам кај Оној Кој Ме прати, а никој
од вас не Ме праша: 'Каде одиш?' 6 Туку,
вашето срце се исполни со тага, зашто ви го
кажав тоа. 7 Сепак, ви ја кажувам вистината:
подобро е за вас Јас да си заминам. Зашто ако
не си заминам, Утешителот нема да дојде кај

вас; ако пак заминам, ќе ви Го испратам. 8А
кога ќе дојде Тој, ќе го увери светот за гревот,
за праведноста и за судот. 9За гревот - зашто
не веруваат во Мене; 10за праведноста - зашто
си одам кај Таткото, и веќе нема да Ме видите;
11за судот - зашто принцот на овој свет е
осуден.
12Имам уште многу да ви кажам, но сега не
можете да поднесете. 13А кога ќе дојде Тој,
Духот на Вистината, ќе ве упати во сета
вистина, зашто нема да зборува Сам од Себе,
туку ќе зборува за она што го слуша, и ќе ви
навести за нештата што ќе дојдат. 14Тој ќе Ме
прослави Мене, зашто ќе земе од Моето и ќе
ви го објави вам. 15Сè што има Таткото - Мое
е; затоа реков дека ќе земе од Моето и ќе ви го
објави вам."
16"Уште малку и веќе не ќе Ме гледате, ама
за кратко и пак ќе Ме видите."
17А некои од Неговите ученици си рекоа
еден на друг: "Што е тоа, што ни вели: 'Уште
малку, и не ќе Ме гледате, ама за кратко и пак
ќе Ме видите?' и 'Си одам кај Таткото?' 18И си
зборуваа: "Што е тоа 'за кратко' за кое
зборува? Не знаеме за што зборува!"
19Исус сфати дека сакаат да го прашаат, па
им рече: "Затоа ли се расправате меѓу себе за
она што ви реков: 'Уште малку и не ќе Ме
гледате, и пак по кратко ќе Ме видите?'
20Вистина, вистина, ви велам: вие ќе плачете и
ќе лелекате, а светот ќе се радува; ќе бидете
тажни, но вашата тага ќе се претвори во
радост. 21Жената е тажна кога раѓа, зашто
дошол нејзиниот час; но штом ќе го роди
детето, не си спомнува веќе за маката - заради
радоста дека се родил човек на светот. 22Така и
вие сега сте нажалени, но пак ќе ве видам, па
ќе се зарадува вашето срце, и таа ваша радост
никој не ќе може да ви ја одземе. 23Во оној ден
нема да Ме прашувате за ништо. Вистина,
вистина, ви велам: што и да побарате од
Таткото во Мое име, ќе ви даде. 24Досега
ништо не баравте во Мое име; барајте и ќе
добиете, та вашата радост да биде целосна."

**Исус ќе се врати на небо**

25"Ова ви го зборував сликовито, но доаѓа
часот кога нема да ви зборувам веќе

сликовито, туку ќе ви зборувам отворено за
Таткото. [26]Во тој ден ќе барате во Мое име; и
не ви велам дека Јас ќе Го молам Таткото за
вас, [27]бидејќи самиот Татко ве љуби, зашто вие
Ме засакавте Мене и верувавте дека Јас Сум
излегол од Бога. [28]Излегов од Таткото и дојдов
во светот. Сега повторно го оставам светот и
одам кај Таткото."

[29]Неговите ученици рекоа: "Еве, сега
зборуваш отворено и не зборуваш сликовито.
[30]Сега знаеме дека знаеш сè и не е нужно некој
да Те испрашува; затоа веруваме дека си
излегол од Бога."

[31]Исус им одговори: "Сега верувате ли?
[32]Еве, иде часот, и веќе настапи, за да се
раштркате секој на своја страна и да Ме
оставите Сам; но сепак не Сум Сам, зашто
Таткото е со Мене.

[33]Ова ви го реков, за да имате мир во Мене.
Во светот имате неволи, но бидете храбри - Јас
го победив светот."

**Исусовата застапничка молитва**

**17** Кога Исус го изговори тоа, ги поткрена
очите кон небото и рече: "Татко, дојде
часот! Прослави Го Својот Син, за да Те
прослави Синот Тебе, [2]и како што си Му дал
власт над секој еден, на сите што си Му ги дал,
да им даде вечен живот. [3]А ова е вечен живот:
да Те познаат Тебе, единствениот вистинит
Бог, и Исус Христос, Кого Го испрати. [4]Јас Те
прославив на земјата, го довршив делото што
Ми го даде да го извршам; [5]а сега, Татко,
прослави Ме Ти, со Себе Самиот, со славата
што ја имав кај Тебе, уште пред создавањето
на светот.

[6]Твоето Име им го јавив на луѓето, што Ми
ги даде од светот. Твои беа, Ми ги даде Мене, и
го запазија Твоето Слово. [7]Сега дознаа дека сè
што си ми дал е од Тебе, [8]зашто зборовите што
Ми ги даде им ги предадов ним, а тие ги
примија и навистина сфатија дека излегов од
Тебе, и поверуваа дека Ти Ме испрати. [9]Јас
барам за нив. Не барам за светот, туку за оние
кои Ми ги даде, зашто се Твои. [10]И сè што е
Мое - Твое е, и Твоето е Мое; а јас се
прославив во нив. [11]И не Сум повеќе во светот,
туку тие се во светот, а Јас одам кај Тебе.

Свети Татко, запази ги оние кои Ми ги даде, за
да бидат едно, како што Сме и Ние. 12Додека
бев со нив, Јас ги чував во Твое име оние кои
Ми ги даде и ги запазив, па ниеден од нив не
загина, освен синот на гибелта, за да се
исполни Писмото.
13Сега одам кај Тебе, а ова го зборувам во
светот, за Мојата радост да биде целосна во
нив. 14Јас им го предадов Твоето Слово, а
светот ги замрази, зашто не се од светот, како
што и Јас не Сум од светот. 15Не барам од Тебе
да ги земеш од светот, туку да ги запазиш од
злиот. 16Тие не се од светот, како што ни Јас не
сум од светот. 17Посвети ги во вистината;
Твоето слово е вистината. 18Како што Ти Ме
испрати Мене во светот, така и Јас ги испратив
во светот; 19заради нив се посветувам Себеси,
за да бидат и тие посветени во вистината.
20Но не барам само за нив, туку и за оние кои
преку нивните зборови ќе поверуваат во Мене,
21за да бидат сите едно како што си Ти, Татко,
во Мене, и Јас во Тебе, така и тие да бидат во
нас, за да поверува светот дека Ти Ме испрати.
22А славата што Ми ја даде им ја дадов ним, за
да бидат едно, како што Сме Ние едно: 23Јас во
нив, а Ти во Мене, за да се усовршат во
единство, та светот да знае дека Ти Ме
испрати, и дека ги љубеше нив како што Ме
љубеше Мене.
24Татко, сакам оние што Ми ги даде да бидат
со Мене таму каде што Сум Јас, за да ја
гледаат Мојата слава што Ми ја даде, зашто Ти
Ме љубеше уште пред создавањето на светот.
25Праведен Татко, иако светот не Те позна,
Јас Те познавав, а овие спознаа дека Ти Ме
прати. 26Им го објавив Твоето име и ќе го
објавувам, па љубовта, со која Ме засака, да
биде во нив и Јас во нив."

**Исуса го фаќаат во градината**
(Мт. 26: 47-56; Мк. 14: 43-50; Лк. 22:47-53)

**18** Штом го рече тоа, Исус излезе со
Своите ученици преку потокот Кедрон,
каде што имаше градина во која влезе со
Своите ученици.
2А Јуда, Неговиот предавник, го знаеше тоа
место, зашто Исус често се состануваше со
Своите ученици таму. 3Тогаш Јуда и една чета

војници и служители на првосвештениците и
фарисеите, дојде таму со светилки, факли и
оружје.
4А Исус, знаејќи сè што ќе се случи со Него,
истапи и им рече: "Кого го барате?"
5Му одговорија: "Исус Назареќанецот."
Исус им рече: "Јас Сум." А со нив стоеше и
Јуда, Неговиот предавник. 6А кога им
рече:"Јас Сум", се тргнаа назад и паднаа
наземи.
7Тогаш пак ги праша: "Кого го барате?"
А тие рекоа: "Исус Назареќанецот!"
8Исус им одговори: "Ви реков дека Јас Сум;
и затоа, ако Ме барате Мене, пуштете ги овие
да си одат!", 9за да се исполни словото што го
рече: "Не загубив ниту еден од тие, што Ми ги
даде."
10А Симон Петар имаше меч, го извлече, го
удри слугата на врховниот свештеник и му го
отсече десното уво. Името на слугата му беше
Малх.
11Тогаш Исус му рече на Петар: "Стави го
мечот во ножницата! Зар да не ја испијам
чашата, што ми ја даде Таткото?"

**Исус пред врховниот свештеник**
(Мт. 26:57,58; Мк. 14: 53,54; Лк. 22:54)

12Тогаш четата војници, заповедникот и
еврејските слуги, Го фатија Исуса, Го врзаа 13и
Го одведоа прво кај Ана; имено, тој му беше
тест на Кајафа, кој таа година беше врховен
свештеник. 14А Кајафа беше оној кој ги
посоветува Евреите дека е подобро да умре
еден човек за народот.

**Петар се откажува од Исус**
(Мт. 26:69,70; Мк. 14:66-68; Лк. 22:55-57)

15По Исуса одеа Симон Петар и еден друг
ученик. Ученикот му беше познат на
врховниот свештеник, па влезе со Исус во
дворот на врховниот свештеник. 16А Петар
стоеше надвор, пред вратата. Тогаш другиот
ученик, кој му беше познат на врховниот
свештеник, излезе, проговори со вратарката и
го воведе Петар.
17Притоа слугинката вратарка му рече на
Петар: "Да не си и ти еден од учениците на
овој Човек?"

Тој рече: "Не сум."
[18] А слугите и присутните беа запалиле оган,
стоеја и се грееја, зашто беше студено. И
Петар стоеше со нив и се грееше.

**Врховниот свештеник Го испрашува Исуса**
(Мт. 26:59-66; Мк. 14:55-64; Лк. 22:66-71)

[19] Врховниот свештеник, пак, Го праша Исус за
Неговите ученици и за Неговото учење.
[20] Исус му одговори: "Јас му зборував на
светот јавно, секогаш поучував во синагогите и
во Храмот, каде што се собираат сите Евреи, и
ништо не говорев тајно. [21] Зошто Ме
испрашуваш Мене? Прашај ги оние кои
слушаа што им зборував, тие знаат што им
зборував."
[22] Кога го рече тоа, еден од присутните Го
удри Исуса по образот и рече: "Така ли му
одговараш на врховниот свештеник?"
[23] Исус му одговори: "Ако реков лошо,
докажи дека е лошо, а ако реков добро, зошто
Ме удираш?" [24] Тогаш Ана Го прати врзан кај
врховниот свештеник Кајафа.

**Петар повторно се откажува од Исус**
(Мт. 26:71-75; Мк. 14:69-72; Лк. 22:58-62)

[25] А Симон Петар стоеше таму и се грееше. И
му рекоа: "Да не си и ти од Неговите
ученици?"
Тој одрече: "Не сум."
[26] Еден од слугите на врховниот свештеник,
роднина на оној кому Петар му го отсече
увото, рече: "Не те видов ли јас во градината
со Него?" [27] Но Петар одрече пак и веднаш
запеа петел.

**Исус пред Пилат**
(Мт. 27:1,2,11-14; Мк. 15:1-5; Лк. 23: 1-5)

[28] Тогаш го одведоа Исус откај Кајафа во
преторијата. Беше рано утро, и тие не влегоа
во преторијата, за да не се осквернат, туку да
можат да јадат на Пасха. [29] Затоа Пилат излезе
пред нив и рече: "Какво обвинение
поднесувате против човеков?"
[30] Му одговорија: "Ако Овој не беше
злосторник, немаше да ти Го предадеме."
[31] А Пилат им рече: "Земете Го и судете Му
според вашиот закон."

Евреите му рекоа: "Нам не ни е дозволено да
убиеме некого," 32со што се исполни Исусовиот
збор, со кој навести со каква смрт ќе умре.
33Потоа Пилат се врати во преторијата, Го
повика Исус и Му рече: "Ти ли си Царот на
Евреите?"
34Исус одговори: "Го зборуваш ли тоа сам од
себе, или други ти кажаа за Мене?"
35Пилат одговори: "Јас Евреин ли сум ?
Твојот народ и првосвештениците мене ми Те
предадоа. Што си сторил?"
36Исус одговори: "Моето Царство не е од
овој свет, ако Моето Царство беше од овој
свет, Моите привrзаници ќе се бореа да не им
бидам предаден на Евреите, но Моето Царство
не е тукашно."
37Пилат на тоа му рече: "Значи, Цар си!"
Исус одговори: "Ти велиш дека Сум Цар. Јас се
родив за тоа и за тоа дојдов на светот, за да
сведочам за вистината. Секој кој е од
вистината, го слуша Мојот глас."

**Исус е осуден на смрт**
(Мт. 27:15-31; Мк. 15:6-20; Лк. 23:13-25)

38Пилат Му рече: "Што е вистина?" Откако го
изусти ова, излезе пак пред Евреите и им рече:
"Јас не наоѓам никаква вина во Него. 39А кај
вас е обичај да ви пуштам по еден затвореник
на Пасха. Па, сакате ли да ви Го пуштам Царот
на Евреите?"
40Тогаш тие повторно се огласија,
извикувајќи: "Не Овој, туку Бараба!" А
Бараба беше разбојник.

**Исус е осуден на смрт со распнување на крст**

**19** Тогаш Пилат Го фати Исуса и Го даде
да го камшикуваат. 2А војниците
исплетоа венец од трње, Му го ставија на
главата, Го наметнаа со пурпурна наметка, 3се
приближија до Него и извикуваа: "Те
поздравуваме, еврејски цару!" И Му удираа
шлаканици.
4Потоа Пилат излезе пак и им рече: "Еве, Го
изведувам пред вас, за да знаете дека не наоѓам
никаква вина во Него." 5Тогаш Исус излезе
надвор, носејќи трнов венец и пурпурна
наметка, а Пилат им рече: "Еве Го Човекот!"
6Но, кога првосвештениците и нивните слуги

Го видоа, извикаа, велејќи: "Распни Го! Распни
Го!"

Пилат им рече: "Земете Го вие и распнете
Го, зашто јас не наоѓам вина во Него."

7 Евреите Му одговорија: "Ние имаме закон и
според законот Тој треба да умре, зашто Сам
се стори Божји Син."

8 А кога Пилат го чу тоа, уште повеќе се
уплаши. 9 И пак влезе во преторијата и Му рече
на Исус: "Од кај си Ти?" Но Исус не му
одговори. 10 Затоа Пилат Му рече: "Мене ли не
ми зборуваш? Не знаеш ли дека имам власт да
Те ослободам и дека имам власт да Те
распнам?"

11 Исус одговори: "Ти не ќе имаше никаква
власт над Мене, ако не ти беше дадена озгора;
затоа поголем грев има оној кој Ме предаде на
тебе."

12 Од тој момент Пилат настојуваше да Го
ослободи, но Евреите викаа, велејќи: "Ако Го
ослободиш Овој, не си му пријател на цезарот.
Секој кој се прави цар, противник му е на
цезарот!"

13 Штом Пилат ги чу тие зборови, го изведе
Исус надвор и седна на судскиот стол, на
местото што се вика Плочник, а на хебрејски
Габата. 14 Беше ден на подготовката за Пасха,
околу шестиот час, па им рече на Евреите:
"Еве ви Го царот!"

15 Но тие викаа: "Убиј Го, убиј Го! Распни
Го!"

Пилат им рече: "Вашиот Цар ли да Го
распнам?"

Првосвештениците одговорија: "Ние немаме
друг цар, освен цезарот!"

16 Тогаш им го предаде за да биде распнат.

**Распнувањето**

(Мт. 27:32-44; Мк. 15:21-32; Лк. 23:26-43)

17 Тие го преземоа Исуса, а Тој, носејќи го
Својот крст, излезе на местото наречено
Черепница, а на хебрејски Голгота; 18 каде што
Го распнаа меѓу други двајца, од едната и од
другата страна, а Исус во средината.

19 А Пилат напиша натпис и го стави на
крстот. На него беше напишано: "ИСУС ОД
НАЗАРЕТ, ЦАРОТ НА ЕВРЕИТЕ."
20 Натписот го прочитаа мнозина Евреи, зашто

местото, каде што беше распнат Исус, беше
близу до градот, а беше напишано на
хебрејски, латински и грчки. [21]Тогаш јудејските
првосвештеници му рекоа на Пилат: "Не
пишувај: 'Царот на Евреите,' туку дека Тој
рекол: 'Јас Сум Царот на Евреите.'
[22]Пилат одговори: "Тоа што го напишав, го
напишав!"
[23]А војниците, откако Го распнаа Исус, ја
зедоа Неговата облека и ја разделија на четири
дела, по еден дел на секој војник; исто така и
туниката, а туниката не беше шиена, туку
целата исткаена озгора додолу; [24]па си рекоа
меѓу себе: "Да не ја кинеме, туку да фрлиме
жрепка за неа кому да му падне!", за да се
исполни Писмото:

"Ја разделија меѓу себе Мојата облека,
и фрлија жрепка за Мојата туника."

Така постапија војниците.
[25]А кај Исусовиот крст стоеја мајка Му и
сестрата на Неговата мајка, Марија на Клопа и
Марија од Магдала. [26]А Исус, штом ја виде
Својата мајка, и покрај неа ученикот кого го
љубеше, ѝ рече на мајка си: "Жено, ете ти
син!" [27]Потоа му рече на ученикот: "Ете ти
мајка! " И од тој час ученикот ја зеде кај себе.

**Исусовата смрт**
(Мт. 27:45-56; Мк. 15:33-41; Лк. 23:44-49)

[28]По ова Исус, знаејќи дека е свршено сè, за да
се исполни Писмото, рече: "Жеден Сум!"
[29]Таму имаше сад, полн со оцет, па закачија на
трска сунѓер натопен во оцет и Му го поднесоа
до устата. [30]Штом Исус го вкуси оцетот, рече:
"Заврши!", па ја наведна главата и го предаде
духот.
[31]Бидејќи беше денот на подготовка,
Евреите, за да не останат телата на крстот во
саботниот ден (зашто таа сабота беше голем
ден), го замолија Пилат да им ги скршат
нозете и да ги симнат. [32]Така, војниците дојдоа
и им ги скршија нозете на едниот и на другиот,
кои беа распнати со Него. [33]А кога дојдоа до
Исус и видоа дека е веќе умрен, не Му ги
скршија нозете, [34]туку еден од војниците го
прободе со копје меѓу ребрата, и веднаш

потече крв и вода. [35]Оној што сè виде,
посведочи, а неговото сведоштво е
веродостојно и тој знае дека ја зборува
вистината, та и вие да поверувате. [36]Имено,
сето ова се случи за да се исполни Писмото:

"Негова коска
нема да биде скршена."

[37]А на друго место Писмото вели:

"Ќе гледаат на Оној
Кого Го прободија!"

**Исусовиот погреб**
(Мт. 27: 57-61; Мк. 15:42-47; Лк. 23:50-56)

[38]Потоа Јосиф од Ариматеја, кој беше Исусов
ученик, но таен поради страв од Евреите, го
замоли Пилата да го земе Исусовото тело, а
Пилат му дозволи. Така, тој дојде и го зеде
Неговото тело. [39]А стигна и Никодим, кој
првпат дојде кај Него ноќе и донесе околу
педесет литри смеса од смирна и алој. [40]Тие Го
зедоа Исусовото тело и го завиткаа, според
јудејскиот погребен обичај, во ленено платно
со мириси. [41]А на местото, каде што беше
распнат, имаше градина, а во градината нов
гроб во кој уште никој не беше положен.
[42]Таму Го положија Исус, заради јудејскиот ден
на подготовка, зашто гробот беше близу.

**Исусовото воскресение**
(Мт. 28:1-10; Мк. 16:1-8; Лк. 24:1-12)

**20** Во првиот ден на седмицата, многу рано,
додека уште беше темно, Марија од
Магдала дојде на гробот и виде дека каменот
од гробот е поместен. [2]Тогаш отрча и дојде кај
Симон Петар и кај другиот ученик, кого Исус
го љубеше, и им рече: "Го изнесле Господ од
гробот и не знаеме каде Го положиле."
[3]А Петар и другиот ученик излегоа и тргнаа
кон гробот. [4]И двајцата трчаа заедно, но
другиот ученик трчаше побргу од Петар и
стигна прв до гробот. [5]Тој се наведна и виде
ленени повои, како лежат, но не влезе внатре.
[6]По него стигна Симон Петар, па влезе во
гробот и ги виде повоите како лежат, [7]а
крпата, што беше на Неговата глава, не беше

заедно со повоите, туку беше свиткана
одделно, на едно место. [8]Тогаш влезе и другиот
ученик, кој стигна прв до гробот, и виде и
поверува. [9]Зашто сè уште не го беа разбрале
Писмото, дека Тој треба да воскресне од
мртвите.
[10]Тогаш учениците повторно се вратија дома.

**Исус ѝ се јавува на Марија од Магдала**

[11]А Марија стоеше надвор, кај гробот и
плачеше. Додека плачеше, таа се наведна и
погледна во гробот [12]и виде два ангела во бело,
како седат таму каде што лежеше Исусовото
тело, едниот кај главата, а другиот кај нозете.
[13]Тие ѝ рекоа: "Жено, зошто плачеш?"
Им одговори: "Го однесле мојот Господ и не
знам каде Го положиле?" [14]Откако го рече тоа,
се сврте и Го виде Исуса како стои, но не
знаеше дека е Исус.
[15]Исус ѝ рече:"Жено, зошто плачеш? Кого
бараш?"
Мислејќи дека е градинарот, таа Му рече:
"Господине, ако си Го изнесол ти, кажи ми
каде си Го положил, и јас ќе Го земам!"
[16]Исус ѝ рече: "Марија!"
Таа се заврти и на хебрејски Му рече:
"Рабуни!" (што значи Учител).
[17]Исус ѝ рече: "Остави Ме, зашто сè уште не
сум појден горе кај Таткото. Туку оди кај
Моите браќа и кажи им: 'Се враќам кај Мојот
Татко и вашиот Татко, кај Мојот Бог и вашиот
Бог.'"
[18]Марија од Магдала дојде и им јави на
учениците дека Го видела Господ и дека Тој
тоа ѝ го рекол.

**Исусовото јавување на учениците**
(Мт. 28:16-20; Мк. 16:14-18; Лк. 24:36-49)

[19]А вечерта, на истиот прв ден од седмицата,
додека вратата каде што беа собрани
учениците беше затворена поради страв од
Евреите, Исус дојде, застана насреде и им рече:
"Мир вам!" [20]Откако го рече тоа, им ги покажа
рацете и ребрата. Учениците се зарадуваа кога
Го видоа Господ.
[21]Затоа Исус пак им рече: "Мир вам! Како
што Ме прати Таткото и Јас ве праќам!"
[22]Кога им го кажа ова, дувна на нив и им

рече: "Примете Свет Дух! [23]На оние на
коишто ќе им ги простите гревовите,
простени им се; на кои ќе им ги задржите,
задржани им се!"

## Неверниот Тома

[24]А Тома, наречен Близнак, еден од
дванаесеттемина, не беше со нив кога дојде
Исус. [25]Затоа другите ученици му рекоа: "Го
видовме Господ!"

А тој им рече: "Додека не ги видам раните
од клинците на Неговите раце и не го ставам
мојот прст во раните од клинците и не ја
ставам мојата рака меѓу Неговите ребра, нема
да поверувам."

[26]А по осум дни, Неговите ученици пак беа
внатре, и Тома со нив. Додека вратата беше
затворена, Исус дојде, застана сред нив и им
рече: "Мир вам!" [27]Потоа му рече на Тома:
"Дај го твојот прст ваму и види ми ги рацете, и
дај ја твојата рака и стави ја во Моите ребра, и
не биди неверен, туку верен!"

[28]Тома изусти, велејќи Му: "Мојот Господ и
мојот Бог!"

[29]Исус му рече: "Поверува, бидејќи Ме виде.
Блажени се оние коишто не виделе, а
поверувале."

## Целта на оваа книга

[30]И многу други чудотворни знаци направи
Исус пред учениците, што не се запишани во
оваа книга; [31]а овие се запишани, за да
верувате дека Исус е Христос, Божјиот Син, и
верувајќи да имате живот во Неговото име.

## Исусовото јавување во Галилеја

**21** Потоа Исус им се јави пак на учениците,
на Тибериското Море, и тоа стана вака:
[2]Симон Петар и Тома, наречен Близнак,
Натанаил од галилејскиот град Кана и
Зебедеевите синови, и други двајца од
Неговите ученици, беа заедно. [3]Симон Петар
им рече: "Ќе одам да ловам риби!" Тие му
рекоа: "Ќе дојдеме и ние со тебе." И така,
излегоа и влегоа во коработ, но таа ноќ не
уловија ништо.

[4]А кога се разденуваше, Исус застана на
брегот, но учениците не знаеја дека е Тој.

5Исус им рече: "Чеда, немате нешто уловено, нели?"
Му одговорија: "Немаме."
6А Тој им рече: "Фрлете ја мрежата оддесно на коработ и ќе фатите." И така, ја фрлија, и веќе не можеа да ја извлечат од многуте риби.
7Тогаш ученикот, кого Исус го љубеше, му рече на Петар: "Тоа е Господ." Штом Симон Петар чу дека е Господ, си ја препаша облеката (зашто беше необлечен) и скокна во
морето. 8А другите ученици дојдоа со коработ, влечејќи ја мрежата со рибите, зашто не беа далеку од копното - туку околу двеста лакти.
9Кога излегоа на брегот, видоа: направен жар, риби врз него и леб.
10Исус им рече: "Донесете од рибите што ги уловивте сега!"
11Тогаш Симон Петар стана и ја извлече мрежата на брегот полна со големи риби, сто педесет и три. Иако беа толку многу, мрежата
не се скина. 12Исус им рече: "Дојдете да
јадете!" А ниеден од учениците не се осмели да Го праша: "Кој си Ти?", зашто знаеја дека е
Господ. 13Исус дојде, зеде леб и им даде, и риби,
исто така. 14Тоа веќе беше третпат како Исус им се јави на учениците откако воскресна од мртвите.

**Дали Ме љубиш?**

15Откако завршија со појадокот, Исус го праша Симон Петар: "Симоне, сине Јованов, Ме љубиш ли повеќе отколку другиве?"
Тој Му одговори: "Да, Господи, Ти знаеш дека Те сакам."
Тогаш Му рече: "Паси ги Моите јагниња!"
16Потоа вторпат го праша: "Симоне, сине Јованов, Ме љубиш ли?"
Овој му одговори: "Да, Господи, Ти знаеш дека Те сакам."
Исус Му рече: "Води ги Моите овци на пасење!"
17И третпат го праша: "Симоне, сине Јованов, Ме сакаш ли?"
Петар се нажали дека по третпат го праша: "Ме сакаш ли?", и Му одговори: "Господи, Ти знаеш сè, Ти знаеш дека Те сакам."
Исус му рече: "Паси ги Моите овци!
18Вистина, вистина, ти велам: кога беше

помлад се опашуваше сам и одеше каде што
сакаше, но кога ќе остарееш, ќе ги рашириш
своите раце и друг ќе те опашува и ќе те води
каде што не сакаш.” [19]А ова го рече,
назначувајќи со каква смрт тој ќе Го прослави
Бог. Откако го кажа тоа, му рече: ”Оди по
Мене!”

**Милиот ученик**

[20]А Петар, кога се обѕрна, виде дека по нив оди
ученикот кого Исус го милуваше, кој на
вечерата се потпре на Исусовите гради и рече:
”Господи, кој ќе Те предаде?” [21]Штом Петар го
виде, Го праша Исуса: ”Господи, а што е со
овој?”
[22]Исус му рече: ”Ако сакам тој да остане
додека не дојдам, што те засега тоа тебе? Ти
следи Ме!” [23]Така се разнесе овој збор меѓу
браќата, дека оној ученик, нема да умре. А
Исус не му рече дека нема да умре, туку: ”Ако
сакам тој да остане додека не дојдам, што те
засега тоа тебе?”
[24]Овој е ученикот кој сведочи за ова и кој го
напиша ова и знаеме дека неговото сведоштво
е вистинито.
[25]А има и многу други работи што ги
направи Исус, туку ако се запишуваше секоја
од нив, мислам дека напишаните книги не ќе
можеа да бидат сместени во целиот свет.

# Дела на апостолите

**1** Првиот извештај, о Теофиле, го составив
за сето она што Исус почна да го прави и
поучува, [2]до денот кога беше вознесен, откако
преку Светиот Дух им даде заповеди на
апостолите што ги беше избрал, [3]на кои им се
претстави жив по Своето страдање, со многу
несоборливи докази: јавувајќи им се
четириесет дена и зборувајќи им за Божјото
царство. [4]Кога се состануваше со нив, им
заповеда да не се оддалечуваат од Ерусалим,
туку да го чекаат ветувањето на Таткото, ”за
кое чувте од Мене”: [5]зашто навистина Јован

крштаваше со вода, а вие, не по многу дни, ќе
бидете крстени со Светиот Дух!"

**Светиот Дух ќе дојде**

6А кога се собраа, Го прашаа, велејќи:
"Господи, сега ли ќе го востановиш царството
на Израел?"
7А Тој им рече: "Не е ваше да ги знаете
времињата и периодите, што Таткото ги
одреди со Својата власт. 8Туку ќе примите
сила, кога Светиот Дух ќе слезе на вас и ќе Ми
бидете сведоци како во Ерусалим, така и во
цела Јудеја, и Самарија, па сѐ до крајот на
земјата."
9И велејќи го тоа, се вознесе пред нивните
очи, и облак Го зеде од пред нивните погледи.
10И додека гледаа настојчиво кон небото,
додека Тој си заминуваше, ете двајца мажи во
бела облека застанаа крај нив 11и им рекоа:
"Мажи, Галилејци, зошто стоите и гледате во
небото? Овој Исус Кој од вас се вознесе на
небото, ќе дојде така како што Го видовте да
оди на небото."

**Матиј го заменува Јуда**

12Тогаш се вратија во Ерусалим од горaта, која
се вика Маслинова, што е близу до Ерусалим,
колку еден саботен ден одење. 13И кога влегоа
во куќата, се искачија во горната соба, каде
што чекаа: Петар и Јован, Јаков и Андреј,
Филип и Тома, Бартоломеј и Матеј, Јаков
Алфеев и Симон Зилот, и Јуда братот на
Јаков. 14Сите овие еднодушно и едностојно беа
во молитва, заедно со некои жени, со Марија,
мајката на Исус, и со Неговите браќа.
15А во тие дни Петар застана меѓу браќата (а
беа собрани околу сто и дваесет души), и рече:
16"Браќа, требаше да се исполни Писмото што
Светиот Дух го прорече преку Давидовата уста
за Јуда, кој им беше предводник на оние кои Го
фатија Исус; 17тој беше вброен меѓу нас и
имаше добиено дел од службата.
18(Имено, тој стекна нива со незаслужена
награда; и падна ничкум, се растрбуши по
средината и се свлечка целата негова утроба.
19И тоа им стана познато на сите жители на
Ерусалим, па нивата на нивниот јазик беше
наречена Акелдама, што значи "Крвна нива.")

[20]Зашто, во свитокот на Псалмите е
напишано:

'Неговиот имот да биде испустен
и никој да не живее во него!'
и 'Неговата служба да ја прими друг.'

[21]И така, треба еден од луѓето, што беа со нас
за сето време, откако Господ Исус дојде кај нас
и си отиде од нас, [22]почнувајќи од Јовановото
крштавање до денот кога се вознесе од нас,
еден од нив треба да биде заедно со нас сведок
на Неговото воскресение."
[23]И предложија двајца: Јосиф, наречен
Барнаба (со прекар и Јуст), и Матиј. [24]И се
помолија, велејќи: "Господи, Ти Кој ги
познаваш срцата на сите, покажи ни кого го
имаш избрано од овие двајца, [25]да земе дел во
оваа служба и апостолство, од кое отпадна
Јуда, за да појде на своето место!" [26]И фрлија
жрепка за нив, а жрепката падна за Матиј па
него го вброија во единаесетте апостоли.

## Крштавање со Светиот Дух

2 А кога дојде Педесетница, сите беа
собрани на едно место. [2]И одненадеж се чу
бучава од небото, како кога дува силен ветар и
ја исполни целата куќа во која седеа. [3]И им се
појавија јазици како од пламен, кои се
разделија и над секого од нив застана по еден.
[4]И тие сите се исполнија со Светиот Дух и
почнаа да зборуваат на други јазици, како што
Духот им даваше да говорат.
[5]А тогаш во Ерусалим живееја Евреи,
побожни луѓе, од сите народи под небото. [6]И
кога се чу бучавата, се собра многу народ и се
збуни, зашто секој слушаше како зборуваат на
неговиот јазик. [7]Сите се восхитуваа и се чудеа,
велејќи: "Ете, зар сите овие што зборуваат не
се Галилејци? [8]Тогаш, како ние го слушаме
секој својот мајчин јазик? [9]Парќаните,
Мидијците, Еламитите, жителите на
Месопотамија, на Јудеја и Кападокија, на Понт
и Азија, [10]на Фригија и Памфилија, на Египет и
од пределите на Либија, околу Киринија, и
Римјаните кои се тука привремено, Евреи и
прозелити, [11]Криќани и Арабјани, ги слушаме
како зборуваат на нашите јазици за Божјите

мокни дела?" 12Сите се восхитуваа и во
недоумение си велеа еден на друг: "Што може
да биде ова?"
13Други пак се подбиваа и велеа: "Се препиле
слатко вино!"

## Петровата проповед

14А Петар стана, со единаесеттемина, го
поткрена гласот и им рече: "Луѓе, Евреи и сите
вие кои живеете во Ерусалим! Знајте го ова и
послушајте ги моите зборови! 15Овие луѓе не се
пијани, како што мислите вие, зашто е одвај
третиот час на денот, 16туку тоа е кажаното
преку пророкот Јоил:

17'Во последните денови' - вели Господ -
'ќе излеам од Својот Дух над секого,
и вашите синови и вашите ќерки ќе
пророкуваат,
и вашите момчиња ќе гледаат виденија,
а вашите старци ќе сонуваат соништа.
18Исто така, во тоа време,
над Моите слуги и над Моите слугинки
ќе излеам од Мојот Дух и тие ќе
пророкуваат.
19Ќе правам чуда горе на небото
и знаци долу на земјата: крв, оган и чад.
20Сонцето ќе се претвори во темнина,
и месечината во крв, пред доаѓањето
на великиот и славен Господов ден.
21И секој кој ќе го повика Господовото име,
ќе биде спасен.'

22Мажи Израелци! Чујте ги овие зборови: Бог
во вашата средина Го потврди Исус
Назареќанецот со сили, со чуда и со знаци, што
Бог преку Него ги направи меѓу вас, како што
знаете и самите. 23Вие, Него, откако беше
предаден според предодредената Божја волја и
предзнаење, преку рацете на беззакониците Го
распнавте и Го убивте, 24но Бог Го крена и Го
ослободи од смртната агонија, зашто не
можеше смртта да Го задржи. 25Зашто Давид
вели за Него:

'Постојано Го гледам Господ пред себе;
Тој ми е оддесно, за да не се поместам.
26Затоа се развесели моето срце

и се зарадува мојот јазик,
а и моето тело ќе почива во надеж;
[27]зашто нема да ја оставиш
мојата душа во Адот,
ниту ќе дозволиш Твојот Светец
да види распаѓање.
[28]Ти ми ги покажа патиштата на животот,
ќе ме исполниш со веселба со Своето
присуство.'

[29]Мажи, браќа! Можам слободно да ви кажам
за патријархот Давид дека умре и беше
погребан и дека неговиот гроб е меѓу нас до
ден денешен. [30]Но, бидејќи беше пророк и
бидејќи знаеше дека Бог му се заколна оти од
родот на неговите бедра некого ќе постави на
неговиот престол, [31]предвидувајќи за
воскресението на Христос, рече: 'Ниту беше
оставен во Адот, ниту телото Му виде
распаѓање.' [32]Бог Го воскресна Овој Исус, за
што ние сите сме сведоци. [33]И така подигнат на
Божјата десна страна, Тој Го прими од Таткото
ветувањето на Светиот Дух, го излеа ова што
го гледате и слушате. [34]Зашто Давид не се
вознесе на небесата, но самиот изусти:

'Му рече Господ на мојот Господ:
седни оддесно до Мене,
[35]додека не ги соборам
Твоите непријатели
како подношка на Твоите нозе!'

[36]И така, целиот Израелов дом сигурно нека
знае дека Него Бог Го направи Господ и
Христос - Овој Исус, Кого вие Го распнавте!"
[37]А кога го чуја тоа, ги засегна во срцето, и
му рекоа на Петар и на другите апостоли:
"Мажи, браќа, што да правиме?"
[38]А Петар им рече: "Покајте се! И секој од
вас нека се крсти во името на Исус Христос врз
основа на проштавањето на вашите гревови, и
ќе го примите дарот на Светиот Дух. [39]Зашто,
ова ветување е за вас, за вашите деца и за сите
далечни, колку што Господ, нашиот Бог, ќе ги
повика кај Себе си."
[40]И уште со многу други зборови сериозно
сведочеше и ги предупредуваше, велејќи:
"Спасете се од ова расипано поколение!" [41]И

така, се крстија оние кои го прифатија
неговото слово, па тој ден се приклучија околу
три илјади души.

### Животот на првите христијани

[42]И беа постојани во апостолското учење и во
општењето; во раскршувањето на лебот и во
молитвите. [43]А страв и трепет влезе во секоја
душа, зашто преку апостолите станувaa многу
чуда и знаци. [44]А сите оние кои поверуваа, беа
заедно и сѐ им беше општо. [45]И ги продаваа
своите сопствености и имоти и тоа го
споделуваа со сите, секому според неговата
потреба. [46]И секој ден беа постојано и
еднодушно во Храмот; раскршуваа леб по
домовите и јадеа со радост и со чисто срце, [47]Го
славеа Бог и беа мили кај целиот народ. А
секој ден Господ ги придодаваше оние кои се
спасуваа.

### Исцелување на сакатиот

3 Петар и Јован одеа кон Храмот во
деветтиот молитвен час. [2]Тогаш донесоа
еден човек, сакат од раѓањето. Него го
поставуваа секој ден пред портата на Храмот,
наречена Красна, за да проси милостина од
оние што влегуваа во Храмот. [3]Штом ги виде
Петар и Јован кога сакаа да влезат во Храмот,
запроси да му дадат милостина. [4]А Петар, како
и Јован, се загледа во него и му рече:
"Погледај нѐ!" [5]А тој обрна внимание на нив,
очекувајќи да добие нешто.

[6]Но Петар му рече: "Немам ни сребро ни
злато, а што имам, тоа ти давам: во името на
Исус Христос Назареќанецот, оди!" [7]Тогаш го
фати за десната рака и го исправи, а нему
веднаш му зацврснаа стапалата и глуждовите,
па [8]скокна, се исправи и прооде; и влезе со нив
во Храмот, скокајќи и фалејќи Го Бог. [9]Така,
целиот народ го виде како оди и како Го фали
Бог. [10]И го препознаа дека тоа е оној што
седеше пред Красната Порта на Храмот заради
милостина, тики се исполнија со восхит и беа
вон себеси поради тоа што му се случи.

### Петар му се обраќа на народот

[11]Бидејќи тој не се одделуваше од Петар и
Јован, восхитениот народ се собра околу нив

во тремот наречен Соломонов. [12]А кога Петар
го виде тоа, му се обрати на народот: "Мажи
Израелци, зошто се чудите на ова или зошто
гледате на нас, небаре ние со своја сила или
побожност направивме овој да оди? [13]Богот на
Авраам, Исак и Јаков, Богот на нашите
татковци, Го прослави својот Слуга Исус, Кого
вие Го предадовте и од Кого се откажавте пред
Пилат, кога тој реши да Го ослободи. [14]Вие се
откажавте од Светецот и Праведникот, и
молевте да ви биде ослободен еден убиец, [15]а
Го убивте Творецот на животот, Кого Бог Го
воскресна од мртвите, за што ние сме сведоци.
[16]И врз основа на верата во Неговото име, овој
кого го гледате и познавате го зацврсти
Неговото име. А верата до која доаѓаме преку
Него, му даде целосно здравје пред сите вас.

[17]А сега, браќа, знам дека вие како и вашите
началници, го направивте тоа од незнаење.
[18]Но, Бог на тој начин го исполни тоа што го
навестуваше однапред, преку устата на сите
пророци: дека Неговиот Христос ќе пострада.
[19]Затоа, покајте се и обратете се, за да ви бидат
избришани гревовите, та од Господовото
присуство да дојдат времиња на освежување,
[20]и да Го испрати Исус, Претскажаниот за вас
Христос, [21]Кого небото треба да Го прими до
времето кога ќе биде обновено сè, за кое Бог
зборуваше од дамнина преку устата на Своите
свети пророци. [22]Зашто Мојсеј беше рекол:
'Господ Бог ќе ви издигне од вашите браќа
Пророк како мене, бидете Му послушни во сè
што ќе ви рече! [23]А секоја душа, која не ќе Го
послуша тој Пророк, ќе биде истребена од
народот.'

[24]А и сите пророци од Самоил па натаму, кои
зборуваа, ги навестуваа овие денови. [25]Вие сте
синови на пророците и на Заветот што Бог го
склучи со вашите татковци кога му рече на
Авраам: 'Во твоето Семе ќе бидат
благословени сите племиња на земјата.' [26]Бог
првин вам ви Го подигна Својот Слуга и ви Го
испрати за да ве благослови, со тоа што секого
од вас ќе го одврати од вашите беззаконија."

### Апостолите пред еврејските водачи

**4** Додека тие уште му зборуваа на народот,
им пристапија свештениците, управителот

на Храмот и садукеите, 2вознемирени многу
поради тоа што го поучуваа народот и
навестуваа воскресение на мртвите во Исус. 3И
ставија раце врз нив и ги фрлија во зандана, до
следниот ден, зашто веќе беше вечер. 4А
мнозина од оние кои го чуја словото
поверуваа, така што бројот на мажите се
зголеми до пет илјади.

5Утредента се собраа во Ерусалим нивните
началници, старешини, законици 6и врховниот
свештеник Ана, Кајафа, Јован и Александар, и
колку што ги имаше од првосвештеничкиот
род. 7И кога ги поставија на средина, ги
прашуваа: "Со каква сила, или во чие име го
направивте тоа?"

8Тогаш Петар, исполнет со Светиот Дух, им
рече: "Народни управители и старешини! 9Ако
денес нѐ испитувате за доброто дело направено
на еден болен, од што тој беше исцелен,
10тогаш да знаете сите вие и сиот израелски
народ, дека во името на Исус Христос од
Назарет, кого вие Го распнавте, а Кого Бог Го
воскресна од мртвите, преку Него овој човек
стои здрав пред вас. 11Тој е каменот што вие,
ѕидарите, го отфрливте, а кој стана камен
темелник. 12Нема спасение во никој друг, ниту
има друго име под небото дадено на луѓето,
преку кое мора да бидеме спасени."

13Кога ја видоа смелоста на Петар и Јован, и
кога забележаа дека се неписмени и неуки
луѓе, се чудеа; а ги препознаа дека беа со Исус,
14но гледајќи го исцелениот човек, како стои со
нив, немаа што да им приговорат. 15Но откако
им наредија да излезат од Големиот совет,
почнаа да се советуваат меѓу себе, велејќи:
16"Што да правиме со овие луѓе? Зашто на сите
жители на Ерусалим им е познато дека
значајно чудо се јави преку нив, а ние не
можеме да го порекнеме! 17Но за да не се
разгласува понатаму меѓу народот, да им се
заканиме да не му зборуваат веќе никому во
тоа име!"

18Тогаш ги повикаа внатре и им заповедаа
воопшто да не зборуваат, ниту да поучуваат во
Исусовото име. 19Но, Петар и Јован
одговорија, велејќи им: "Справедливо ли е
пред Бога, да ве слушаме вас повеќе отколку
Него? Сами пресудете! 20Зашто, ние не

можеме да не зборуваме за она што го видовме
и чувме.”
[21] И бидејќи не најдоа пат и начин како да ги
казнат, им се заканија уште еднаш и ги
пуштија поради народот, зашто сите Го славеа
Бог за она што се случи. [22] Човекот, над кого се
случи ова чудо на исцелување, имаше повеќе
од четириесет години.

### Апостолите молат за смелост

[23] Штом беа пуштени на слобода, дојдоа при
своите и им кажаа сè што им рекоа
првосвештениците и старешините. [24] А тие,
кога го чуја тоа, еднодушно го подигнаа гласот
кон Бог и рекоа: "Господаре, Ти си Оној Кој ги
создаде небото и земјата, морето и сè што се
наоѓа во нив! [25] Ти, преку Светиот Дух, со
устата на Својот слуга Давид рече:

'Зошто се бунтуваат народите,
и зошто племињата
размислуваат за празни нешта?
[26] Се дигнаа земните цареви,
а владетелите се здружија
против Господ и против
Неговиот Христос.'

[27] Навистина се здружија во овој град Ирод и
Понтиј Пилат, заедно со народите и со
израелскиот народ, против Твојот свет Слуга
Исус, Кого Го помаза, [28] за да го направат она
што Твојата рака и Твојата волја однапред
определиле да се збидне. [29] А сега, Господи,
погледни на нивните закани, и дај им на Твоите
слуги да го навестуваат Твоето слово сосема
смело, [30] протегнувајќи ја при тоа Твојата рака,
за да се случуваат исцелувања, знаци и чуда,
преку името на Твојот свет Слуга Исус!”
[31] А кога се помолија, се затресе местото
каде што беа собрани. И сите се исполнија со
Светиот Дух и смело го навестуваа Божјото
слово.

### На верниците сè им беше заедничко

[32] А народот кој поверува имаше едно срце и
една душа, и никој не велеше дека нешто од
неговиот имот е негово, туку сè им беше
заедничко. [33] Апостолите сведочеа со голема

сила за воскресението на Господ Исус и
изобилна благодат имаше над сите нив. 34И
никој меѓу нив не беше во скудност, зашто
сите кои имаа ниви и куќи ги продаваа, а
добивката од продаденото ја донесуваа и ја
ставаа пред нозете на апостолите. 35И секому
му се даваше колку што му беше потребно.
36А Јосиф, кого апостолите го нарекоа
Барнаба (што значи син на утехата), левит,
родум од Кипар, 37имаше нива, што ја продаде,
а добиеното го донесе и го стави пред нозете
на апостолите.

**Ананиј и Сапфира**

5 А еден човек по име Ананиј, со својата
жена Сапфира, продаде еден имот 2и
задржа од парите со знаење на жената, а
донесе еден дел и го стави пред нозете на
апостолите.
3Но, Петар му рече: "Ананиј, зошто сатаната
го исполни твоето срце да Го измамиш
Светиот Дух и да задржиш дел од парите од
продадената нива? 4Не беше ли твоја додека не
беше продадена? И кога ја продаде, не беше ли
во твоја власт? Зошто го науми тоа дело во
своето срце? Ти не ги измами луѓето, туку
Бог!"
5Кога Ананиј ги чу зборовите, падна и
издивна. И голем страв ги обзеде сите, кои чуја
за тоа. 6А помладите станаа, го обвија, го
изнесоа и го погребаа.
7А кога поминаа околу три часа, влезе и
неговата жена, не знаејќи што станало. 8И
Петар ја праша: "Кажи ми дали за толку ја
продадовте нивата?"
И таа рече: "Да, за толку."
9А Петар ѝ рече: "Зошто се согласивте да Го
искушувате Господовиот Дух? Еве! Веќе пред
врата се нозете на оние, кои го погребаа твојот
маж, тие ќе те изнесат и тебе!"
10И веднаш падна до неговите нозе и
издивна. А кога момчињата влегоа, ја најдоа
мртва; ја изнесоа и ја погребаа покрај
нејзиниот маж. 11И голем страв ја опфати
целата црква и сите кои го чуја тоа.

**"Многу знаци и чуда"**

12А преку рацете на апостолите се случуваа

многу знаци и чуда кај народот, и сите беа
еднодушни во Соломоновиот трем. [13]Од
другите пак, никој не се осмелуваше да им се
приклучи, меѓутоа народот ги почитуваше
многу. [14]А сè повеќе верници во Господ, мажи
и жени, се приклучуваа, [15]така што изнесуваа
болни на улиците и ги полагаа на постели и
носилки, за кога ќе помине Петар, барем
неговата сенка да падне на некого од нив. [16]Се
собираа во Ерусалим и мнозина од околните
градови и носеа болни и измачувани од нечисти
духови. И сите се исцелуваа.

**Апостолите во зандана**

[17]Тогаш се подигна врховниот свештеник и
сите што беа со него, всушност садукејската
секта, се исполнија со завист, [18]ги фатија
апостолите и ги фрлија во јавната зандана.
[19]Но во ноќта, Господов ангел ги отвори
вратите на занданата, ги изведе и им рече:
[20]"Одете, застанете во Храмот и говорете му ја
на народот целата порака за овој Живот!"

[21]Штом тие го слушнаа тоа, апостолите
влегоа во Храмот пред разденување и
поучуваа.

А кога дојдоа врховниот свештеник и оние
што беа со него, го свикаа Советот и сите
старешини на синовите на Израел, и јавија во
занданата да ги доведат. [22]А кога служителите
дојдоа, не ги најдоа во занданата, се вратија и
известија: [23]"Ја најдовме занданата заклучена и
добро обезбедена, и стражарите како стојат
пред вратата; но кога ја отворивме - внатре не
најдовме никого." [24]Кога ги чуја овие зборови,
првосвештениците и заповедникот на
храмската стража беа во недоумение,
прашувајќи се што би можело тоа да значи!

[25]Но некој дојде и им јави: "Ене ги мажите
што ги затворивте во занданата, стојат во
Храмот и го поучуваат народот." [26]Тогаш
заповедникот и служителите отидоа и ги
доведоа, но не со сила (зашто се плашеа да не
ги каменува народот).

[27]И кога ги доведоа, ги поставија пред
Советот, а врховниот свештеник ги праша:
[28]"Зар не ви забранивме строго да не го
продолжите поучувањето во тоа име? А еве,
вие го исполнивте Ерусалим со своето учење и

сакате да ја фрлите крвта на Тој Човек врз
нас.”
29А Петар и апостолите одговорија и рекоа:
”Треба да Го слушаме Бог, а не луѓето. 30Богот
на нашите татковци Го воскресна Исуса, Кого
вие Го обесивте на дрво. 31Бог Го возвиши
Него за Управител и Спасител на Својата
десна страна, за да му даде покајание на
Израел и проштавање на гревовите. 32Сведоци
за тоа сме ние и Светиот Дух, Кого Бог им Го
даде на оние, кои Му се покоруваат.”
33Кога го слушнаа тоа, ги засегна и се
договорија да ги убијат, 34но тогаш, во Советот
стана еден фарисеј по име Гамалиел, учител по
Законот, почитуван од целиот народ, и
заповеда да ги изведат луѓето за кратко
надвор; 35па им рече: ”Мажи, Израелци!
Помислете добро што ќе им направите на овие
луѓе! 36Зашто, пред некое време се крена
Тевда, кој тврдеше за себе дека е некој, и кон
него се приклучија околу четиристотини луѓе.
Тој беше убиен, а сите што го слушаа се
раштркаа и беа уништени. 37По него, за време
на пописот на населението, се крена Јуда од
Галилеја и повлече многу народ по себе. И тој
загина, а сите што го слушаа се раштркаа. 38А
во овој случај ви велам: оставете ги овие луѓе и
пуштете ги! Зашто, ако овие замисли или овие
дела се од луѓе - ќе пропаднат; 39но, ако се од
Бог, не ќе можете да ги уништите; внимавајте,
да не станете борци против Бог!”
40Тогаш го послушаа и ги повикаа
апостолите, ги тепаа, им забранија да
зборуваат за Исусовото име и ги пуштија.
41Тие, пак, си заминаа од Советот со радост,
зашто беа удостоени да претрпат понижување
заради Неговото име. 42И така, не престанаа
секој ден да поучуваат и да проповедаат во
Храмот и по куќите дека Исус е Христос.

**Седуммина се избрани**

6 Во тие денови, кога учениците се
намножија, хеленистите се побунија против
Евреите, зашто нивните вдовици беа
запоставувани при секојдневната поделба на
храна. 2Тогаш дванаесеттемина ги повикаа
сите ученици и рекоа: ”Не е праведно ние да го
оставиме Божјото слово и да служиме околу

трпезите. [3]Затоа, браќа, изберете меѓу себе
седум мажи, со добар углед, полни со Светиот
Дух и мудрост, на кои ќе им ја довериме таа
должност, [4]а ние и натаму ќе им се оддадеме на
молитвата и на службата на словото."
[5]И предлогот му се допадна на народот, па
беа избрани: Стефан, маж полн со вера и со
Светиот Дух, потоа: Филип, Прохор, Никанор,
Тимон, Пармен и Никола, прозелит од Антиох.
[6]Нив ги поставија пред апостолите, а овие,
кога се помолија, ги положија рацете на нив.

**Стефан е затворен**

[7]А Божјото слово растеше и бројот на
учениците во Ерусалим значително се
зголемуваше, а и мнозина свештеници ѝ се
потчинија на верата.
[8]А Стефан, полн со благодат и сила,
правеше големи чуда и знаци меѓу народот.
[9]Но станаа некои од синагогата, наречени
Либертинци, Киринејци, Александријци и оние
од Киликија и Азија, и се препираа со Стефан.
[10]Меѓутоа не можеа да им се противстават на
мудроста и на Духот со кои тој зборуваше.
[11]Тогаш наговорија луѓе, кои изјавија: "Го
чувме како хули против Мојсеј и Бог."
[12]Така ги побунија народот, старешините и
законициите, и нагрвалија на него, го фатија и
го изведоа пред Советот. [13]Донесоа и лажни
сведоци, кои рекоа: "Овој човек постојано хули
против ова свето место и против Законот,
[14]зашто чувме како зборува дека Овој Исус од
Назарет, ќе го разурне ова место и ќе ги
измени обичаите, што ни ги предаде Мојсеј."
[15]А сите, кои седеа во Советот втренчено
гледаа во него и видоа дека лицето му беше
како на ангел.

**Стефановата проповед**

**7** Тогаш врховниот свештеник праша:
"Точно ли е тоа?"
[2]А тој рече: "Луѓе, браќа и татковци, чујте!
Бог на славата му се јави на нашиот татко
Авраам, кога престојуваше во Месопотамија,
пред да се насели во Харан, [3]и му рече: 'Излези
од својата земја и својот род и појди во земјата
што ќе ти ја покажам!'
[4]Тогаш тој излезе од Халдејската земја и се

насели во Харан. Оттаму, по смртта на татко
му, Бог го пресели во оваа земја, во којашто
живеете сега. [5]Но не му даде наследство во неа
ниту една педа земја, туку му вети, додека
уште немаше дете, дека ќе им даде наследство
нему и на неговото поколение. [6]Имено, Бог му
рече дека неговите потомци ќе бидат
доселеници во туѓа земја и ќе бидат поробени и
мачени четиристотини години. [7]'Но, Јас ќе му
судам на народот на кој ќе му робуваат', рече
Бог. 'А потоа ќе излезат и ќе Ми служат на ова
место.' [8]И му го даде Заветот на
обрежувањето; и така на Авраам му се роди
Исак и го обрежа на осмиот ден, а на Исак му
се роди Јаков; а на Јаков - дванаесетте
патријарси."

[9]"А патријарсите му завидоа на Јосиф и го
продадоа во Египет, но Бог беше со него, [10]и го
избави од сите негови неволи и му даде
благонаклоност и мудрост пред фараонот,
египетскиот цар, кој го постави за управител
на Египет и над целиот свој дом.

[11]Тогаш настана глад и голема беда во
целиот Египет и Ханаан, та нашите татковци
не можеа да најдат храна. [12]А кога Јаков чу
дека има жито во Египет, првпат ги испрати
таму нашите татковци. [13]Кога дојдоа вторпат,
Јосиф им се откри на своите браќа, а фараонот
дозна за Јосифовото потекло. [14]Тогаш Јосиф
испрати и го повика татка си Јаков и целиот
род - седумдесет и пет души. [15]И така Јаков
слезе во Египет, каде што починаа тој и
нашите татковци. [16]И го пренесоа во Сихем и
го положија во гробот што Авраам го беше
купил за сребро во Сихем, од Еморовите
синови."

[17]"Колку повеќе се приближуваше времето
на ветувањето, за кое Бог му се заколна на
Авраам, толку повеќе народот се зголемуваше
и се намножи во Египет, [18]додека таму не
завладеа нов цар, кој не знаеше за Јосиф. [19]Тој
лошо постапуваше со нашиот народ, ги
измачуваше нашите татковци, принудувајќи ги
да ги напуштаат своите доенчиња, за да не
останат живи.

[20]Во тоа време се роди Мојсеј, кој му беше
мил на Бог. Три месеци го одгледуваа во
татковиот дом, [21]а кога го напуштија, го зеде

фараоновата ќерка и си го одгледа како син.
[22]И Мојсеј ја изучи целата египетска мудрост и
беше силен во своите зборови и дела.
[23]А кога наполни четириесет години науми
да ги посети своите браќа - синовите на
Израел. [24]И кога виде како еден неправедно
страда, го одбрани и го одмазди маченикот,
убивајќи го Египќанецот; [25]мислејќи дека
неговите браќа ќе сфатат дека Бог, преку
неговата рака, им дава избавување, но тие не
сфатија. [26]А идниот ден дојде меѓу нив додека
се тепаа и се обиде да ги смири, велејќи: 'Луѓе,
вие сте браќа! Зошто меѓусебно се
повредувате?'
[27]Но оној, кој го удираше својот ближен, го
турна и рече: 'Кој те постави тебе за началник
и за судија над нас? [28]Сакаш ли и мене да ме
убиеш како што го уби Египќанецот вчера?'
[29]Поради овие зборови, Мојсеј избега и
живееше како доселеник во Медиската земја,
каде што му се родија два сина.
[30]Кога поминаа четириесет години, му се јави
ангел во пустината на Синајската Гора, во
пламенот од еден трнов џбун. [31]Кога Мојсеј го
виде тоа, се зачуди на глетката, а додека се
приближуваше, за да види одблизу, се чу
Господовиот глас [32]'Јас Сум Богот на твоите
татковци: Богот на Авраам, Исак и Јаков.'
Мојсеј се стаписа и не се осмели да погледне.
[33]Тогаш Господ му рече: 'Собуј ги сандалите
од нозете, зашто местото на кое стоиш е света
земја! [34]Навистина го видов измачувањето на
Мојот народ во Египет, го чув неговото
воздивнување и слегов да го избавам. А сега
дојди да те испратам во Египет!'
[35]Тој Мојсеј, од кого се откажаа со
зборовите: 'Кој те постави тебе за началник и
за судија?' - Бог го испрати, преку ангелот, кој
му се јави во трновиот џбун, за началник и за
избавител. [36]Тој ги изведе правејќи чуда и
знаци во Египет, во Црвеното Море и во
пустината четириесет години.
[37]Тоа е Мојсеј, кој им рече на синовите на
Израел: "Бог ќе издигне меѓу вашите браќа
пророк како мене." [38]Тоа е оној, кој во
заедницата во пустината, беше со ангелот кој
му зборуваше на Синајската Гора, и со нашите
татковци; оној кој ги прими живите зборови, за
да ни ги предаде нам.

[39]Нашите татковци не сакаа да го послушаат,
го отфрлија и се свртеа со срцето кон Египет,
[40]зборувајќи му на Арон: 'Создај ни богови кои
ќе одат пред нас, зашто не знаеме што стана со
Мојсеј, кој нè изведе од Египет!' [41]И во тие
денови изработија теле и му принесоа жртва на
идолот и се веселеа пред делото на своите
раце. [42]Тогаш Бог се сврте од нив и ги предаде
да Му служат на небесното воинство, како што
е напишано во Книгата на Пророците:

'Доме Израелов,
Мене ли Ми принесувавте
заклани животни и жртви
четириесет години во пустината?
[43]Ги носевте Молоховиот шатор
и ѕвездата на богот Ромфа,
кипови што ги направивте,
за да им се поклонувате.
Затоа ќе ве преселам подалеку од Вавилон!'

[44]Нашите татковци го имаа со себе Шаторот на
сведоштвото во пустината, како што Оној Кој
му зборуваше на Мојсеј му заповеда да го
направи според примерокот што го видел.
[45]Нашите татковци го примија и го внесоа со
Јошуа, кога ја заседоа земјата на другите
народи, кои Бог ги протера пред нашите
татковци, и така беше сè до времето на Давид.
[46]Овој најде милост пред Бог, и затоа измоли
да Му најде живеалиште на Јакововиот Бог.
[47]А Соломон Му изгради Дом.
[48]Но Севишниот не живее во ракотворни
храмови, како што вели пророкот:

[49]'Небото Ми е престол,
а земјата е подношка на Моите нозе.
Каков дом ќе ми изградите',
говори Господ,
'или какво ќе биде местото за моја
починка?
[50]Не го направи ли сèто тоа Мојата рака?'

[51]О, тврдоглави, со необрежани срца и уши!
Вие секогаш Му се противите на Светиот Дух,
како вашите татковци така и вие! [52]Кого од
пророците не го гонеа вашите татковци? И ги
убија оние, кои однапред го навестуваа

доаѓањето на Праведникот, чии предавници и
убијци сега станавте вие, 53вие, кои го
примивте законот како заповед од ангели - и
не го запазивте.”

### Стефановата смрт

54Кога го чуја тоа, ги засегна во срцата и
чкртаа со забите на него. 55А тој, полн со
Светиот Дух, гледајќи втренчено кон небото,
ја виде Божјата Слава и Исус како Му стои
оддесно на Бог, 56и рече: ”Еве, ги гледам
отворени небесата и Синот Човечки како Му
стои оддесно на Бог.” 57Тогаш извикаа со силен
глас, си ги затнаа ушите и се нафрлија
еднодушно врз него. 58И кога го исфрлија од
градот, фрлаа камења на него. А сведоците ги
оставија своите облеки до нозете на едно
момче, кое се викаше Савле. 59И фрлаа
камења на Стефан, кој викаше, велејќи:
”Господи Исусе, прими го мојот дух!” 60Тогаш
падна на колена и извика со силен глас:
”Господи, не пишувај им го ова за грев!” И
кога го рече тоа - почина.

### Црквата е прогонувана

**8** А Савле се согласуваше со неговото
погубување.
Во оној ден стана и големо прогонство
против црквата во Ерусалим; и сите, освен
апостолите, се раштркаа по краиштата на
Јудеја и Самарија. 2А побожни луѓе го
погребаа Стефан и гласно го оплакуваа.
3Савле, пак, ја пустошеше црквата, влегуваше
од куќа во куќа, извлекуваше мажи и жени и ги
предаваше в зандани.

### Евангелието навестувано во Самарија

4Оние кои беа раштркани, одеа проповедајќи
го Словото. 5Така, Филип слезе во градот
Самарија и го навестуваше Христос. 6А
народот еднодушно внимаваше на Филиповите
зборови, ги слушаше и ги гледаше
чудотворните знаци што ги правеше. 7Зашто
од оние коишто имаа нечисти духови, тие
излегуваа со голема викотница, а мнозина
парализирани и сакати беа исцелени. 8И
настана голема радост во тој град.
9А во градот се наоѓаше еден човек, по име

Симон, кој од порано изведуваше магии и го
вчудовидуваше самарискиот народ, тврдејќи за
себе дека е тој и тој. 10Него го слушаа сите, од
мал до голем, велејќи: "Ова е голема Божја
сила." 11А го слушаа затоа што долго време ги
восхитуваше со своите магии. 12Кога му
поверуваа на Филип, кој го проповедаше
Евангелието за Божјото царство и за името на
Исус Христос, се крштаваа и мажи и жени.
13Самиот Симон поверува, и откако беше
крстен, му се придружи на Филип, и гледајќи ги
чудотворните знаци и моќните дела што се
збиднуваа, се восхитуваше.

14А кога апостолите, кои беа во Ерусалим,
чуја дека Самарија го прими Божјото слово, им
ги испратија Петар и Јован, 15кои слегоа и се
помолија за нив, за да Го примат Светиот Дух,
16зашто уште ни на еден од нив не беше слегол,
а само беа крстени во името на Господ Исус.
17Тогаш ги положија рацете на нив и тие Го
примија Светиот Дух.

18А кога Симон виде дека Светиот Дух се
дава со полагање на рацете на апостолите, им
понуди пари, 19велејќи: "Дајте ми ја и мене таа
власт, па врз кого ќе ги положам рацете, да Го
прими Светиот Дух!"

20Но Петар му рече: "Нека одат во неврат
твоите сребреници заедно со тебе, зашто си
наумил да го добиеш Божјиот дар со пари!
21Нема за тебе ни дел ни учество во оваа
работа, зашто твоето срце не е право пред Бог.
22Затоа, покај се од оваа твоја нечесност и
моли Го Господ ако е можно да ти ја прости
мислата на твоето срце. 23Зашто гледам дека
си полн со горчина и во окови на неправдата."

24А Симон одговори, велејќи: "Помолете Му
се вие на Господ за мене, за да не ме снајде
ништо од она што го рековте!"

25Тие пак, откако посведочија и го кажаа
Господовото слово, проповедајќи им го
Евангелието на многу самариски села, се
вратија во Ерусалим.

**Крштавање на евнухот од Етиопија**

26И Господов ангел му рече на Филип: "Стани
и оди кон југ, по патот што се спушта од
Ерусалим спрема Газа, кој е пуст." 27Тој стана
и тргна. И ете, Етиопјанец- евнух, дворјанин на

етиопската царица Кандакија, кој беше
задолжен за целата нејзина ризница, а беше
дошол во Ерусалим на поклонение, [28]и на
враќање, седеше во својата кочија и го читаше
пророкот Исаија. [29]А Духот му рече на Филип:
"Приближи се и придружи ѝ се на кочијата!"
[30]Кога Филип притрча и чу дека тој го чита
пророкот Исаија, и праша: "Го разбираш ли
тоа што го читаш?"
[31]Тој пак рече: "Како ќе можам да разберам,
ако некој не ме упати!" И го покани Филипа да
се качи и да седне до него.
[32]А текстот од Писмото, што го читаше,
гласеше:

"Беше одведен како овца на колење,
и како што јагнето е немо пред оној
кој го стриже, така тој
не ја отвори Својата уста.
[33]Во Неговото понижување
не доби праведен суд.
Кој ќе ја сфати Неговата генерација,
зашто Неговиот живот се зеде од земјата."

[34]Тогаш евнухот одговори, велејќи му на
Филип: "Те молам, за кого го вели ова
пророкот? За себе или за некој друг?" [35]А
Филип ја отвори устата и почнувајќи од тоа
место во Писмото, му проповедаше за Исус.
[36]А кога патувајќи дојдоа до некоја вода,
евнухот рече: "Еве вода! Што ме спречува да
се крстам?" [37]А Филип рече: "Ако веруваш од
сè срце - смееш." Тој одговори, велејќи:
"Верувам дека Исус Христос е Божјиот Син."
[38]И заповеда да застане кочијата, па двајцата,
Филип и евнухот, слегоа во водата, и го крсти.
[39]А кога излегоа од водата, Господовиот Дух го
грабна Филипа; евнухот веќе не го виде. И
продолжи радосно по својот пат. [40]А Филип се
најде во Азот, а потоа, поминувајќи
проповедаше по сите градови додека не дојде
во Цезареја.

**Обраќањето на Павле**
(Дела 22:6-16; 26:12-18)

**9** А Савле, сè уште исполнет со закани и
убиства против Господовите ученици,

отиде при врховниот свештеник, [2]и измоли од
него писма до синагогите во Дамаск; ако најде
таму некои следбеници на овој Пат, мажи и
жени, да ги доведе врзани во Ерусалим. [3]Кога
патувајќи се приближи до Дамаск, одненадеж
го осветли светлина од небото; [4]падна на
земјата и чу глас, кој му рече: "Савле, Савле,
зошто Ме прогонуваш?"

[5]А тој праша: "Кој си Ти, Господине?"

А Тој рече: "Јас Сум Исус, Кого ти Го
прогонуваш!" [6]"Стани и влези во градот, та ќе
ти се каже што треба да правиш!"

[7]А оние што го придружуваа стоеја неми,
зашто го чуја гласот, а не видоа никого. [8]Савле
стана од земјата. Иако очите му беа отворени,
не гледаше ништо. Тогаш го фатија за рака и
го доведоа во Дамаск. [9]И беше слеп три дни; и
не јадеше, ниту пиеше.

[10]А во Дамаск постоеше еден ученик, по име
Ананиј, и Господ му се јави во видение:
"Ананиј!"

А тој изусти: "Еве ме, Господи!"

[11]А Господ му рече: "Стани и оди во улицата
што се вика 'Права', во куќата на Јуда и
побарај го човекот од Тарс, наречен Савле,
зашто, ете, тој се моли." [12]И виде во видение
човек по име Ананиј, како влегува кај него и
ги полага рацете на него за да прогледа."

[13]Ананиј одговори: "Господи, чув од мнозина
за тој човек, колку зло им направил на Твоите
светии во Ерусалим. [14]А тука има власт од
првосвештениците да ги врзе сите оние кои го
повикуваат Твоето име."

[15]А Господ му рече: "Оди, зашто тој човек е
Мој избран сад, за да го изнесе Моето име пред
нееврејските народи, пред цареви и пред
синовите на Израел. [16]Јас ќе му покажам колку
треба да пропати поради Моето име."

[17]Ананиј отиде, влезе во куќата и откако ги
положи рацете на него, рече: "Брате Савле,
Господ Исус, Кој ти се јави на патот по кој
доаѓаше, ме испрати за да прогледаш и да се
исполниш со Светиот Дух." [18]И веднаш од
неговите очи падна нешто како лушпи и тој
прогледа; стана и беше крстен; [19]и откако се
најаде, закрепна. Неколку дена Савле помина
со учениците што беа во Дамаск.

**Павле проповеда во Дамаск**

[20]И веднаш почна да Го навестува Христос по
синагогите, велејќи дека Тој е Божјиот Син.
[21]А сите што го слушаа се восхитуваа и велеа:
"Не е ли овој, оној кој во Ерусалим ги
истребуваше оние кои го изговараа ова Име, и
зар не дојде ваму за да ги поведе врзани пред
првосвештениците?" [22]Но Савле беше сè
посилен и ги збунуваше Евреите, кои живееја
во Дамаск, докажувајќи дека Овој е Христос.

**Бегството на Павле**

(2. Кор. 11:32,33)

[23]И откако изминаа многу денови, Евреите
сковаа заговор да го убијат. [24]Но Павле дозна
за тој нивни заговор. А тие ги демнеа
градските порти и дење и ноќе, за да го убијат.
[25]Но учениците го зедоа и во кошница го
префрлија ноќе преку ѕидот.

**Павле оди во Ерусалим**

(Гал. 1:18-24)

[26]А кога дојде во Ерусалим, се обидуваше да
им се придружи на учениците, но сите се
плашеа од него, зашто не веруваа дека е
ученик. [27]Тогаш Барнаба го зеде и го одведе
кај апостолите, им раскажа дека на патот Го
видел Господ, дека Му зборувал и дека во
Дамаск проповедал смело во Исусовото име.
[28]И со нив слободно се движеше во Ерусалим,
[29]говорејќи смело во името на Господ. Тој
зборуваше и се препираше со хеленистите, а
тие настојуваа да го убијат. [30]А кога браќата
дознаа за тоа, го одведоа во Цезареја, и оттаму
го испратија во Тарс.

[31]И така, низ цела Јудеја, Галилеја и
Самарија за црквата настапи мир; се
надградуваше, живееше во страхопочит спрема
Господа и продолжуваше да расте во утехата
на Светиот Дух.

**Енеј е исцелен**

[32]А кога Петар ги обиколуваше тие места,
дојде и кај светиите, кои живееја во Лида.
[33]Таму најде еден човек, по име Енеј, кој
лежеше осум години парализиран в постела.
[34]И Петар му рече: "Енеј, Исус Христос те
исцели; стани и опаши се!" И тој веднаш стана.

35 И го видоа сите жители во Лида и во Шарон,
и Му се обратија на Господа.

### Петар ја воскреснува Табита

36 А во Јопа имаше една ученичка по име
Табита (што преведено значи Срна). Таа беше
полна со добри дела и со милостини, што ги
правеше.
37 Во тие денови се разболе и умре. Ја
избањаа и ја ставија во горната соба.
38 А
бидејќи Лида е близу до Јопа, учениците чуја
дека Петар е таму и испратија кај него двајца
мажи, кои го молеа: "Не забавај се со
доаѓањето кај нас!"

39 А Петар стана и тргна со нив. Кога дојде,
го одведоа во горната соба и му пристапија
сите вдовици лелекајќи и покажувајќи му ги
туниките и облеките, што ги правеше Срна
додека беше со нив.

40 А Петар ги истера сите надвор, клекна на
колена, се помоли и се сврте кон мртвото тело,
па рече: "Табита, стани!" А таа ги отвори
очите, и кога го виде Петар седна.
41 Тој, пак, ѝ
ја подаде раката и ја поткрена. Потоа ги викна
светиите и вдовиците и им ја покажа жива.
42 Тоа се разгласи по сета Јопа и мнозина
поверуваа во Господ.
43 Тој пак остана многу
денови во Јопа, кај некојси кожар Симон.

### Обраќањето на Корнелиј

10 Во Цезареја беше некој човек, по име
Корнелиј, стотник во таканаречениот
Италски полк.
2 Тој со сиот свој дом беше
посветен и богобојазлив, му даваше многу
милостина на народот и постојано Му се
молеше на Бог.
3 Околу деветтиот час на денот,
виде јасно во видение Божји ангел, како доаѓа
при него и му вели: "Корнелиј!"

4 Овој се загледа во него и исплашен изусти:
"Што е, Господи?"

А тој му рече: "Твоите молитви и твоите
милостини се воздигнаа до Бог и Тој си
спомнува за нив.
5 А сега, испрати луѓе во Јопа
и повикај го Симон, наречен Петар.
6 Тој
престојува кај некој кожар, Симон, чија куќа е
крај морето."

7 И кога си отиде ангелот кој му зборуваше,
викна двајца свои слуги и еден побожен војник,
од оние кои беа постојано покрај него,
8 и
откако им кажа сè, ги испрати во Јопа.

[9]А утредента, додека тие патуваа и се
приближуваа до градот, Петар излезе околу
шестиот час и се качи на покривот од куќата за
да се помоли. [10]Огладне и посака да јаде; и
додека му приготвуваа јадење, тој падна во
занес [11]и виде отворено небо и нешто како
големо платно, врзано за четирите краишта
како се спушта на земјата. [12]Во него беа сите
четироножни животни, диви ѕверови, земни
лазачи и небесни птици. [13]И еден глас му рече:
"Стани, Петре, коли и јади!"
[14]А Петар рече: "Никако, Господи, зашто
уште никогаш не сум јал нешто погано и
нечисто!"
[15]А гласот повторно му се јави: "Она што
Бог го има исчистено, не нарекувај го погано!"
[16]Тоа се случи трипати, и платното пак се
крена на небо.
[17]И додека Петар беше во недоумение, што
би можело да значи виденито што го виде,
ете, луѓето испратени од Корнелиј, стоеја пред
тремот, се распрашуваа за куќата на Симон,
[18]па прашаа дали тука престојува Симон,
наречен Петар?"
[19]И додека Петар уште размислуваше за
виденито, Духот му рече: "Еве, те бараат
тројца мажи; [20]стани, слези долу и оди со нив
без никакво сомнение, зашто Јас ги пратив!"
[21]Тогаш Петар слезе кај луѓето и рече: "Еве,
јас сум оној што го барате. Зошто дојдовте?"
[22]А тие рекоа: "Стотникот Корнелиј - човек
праведен и богобојазлив, посведочен од целиот
еврејски народ, прими заповед од свет ангел да
те повика во својот дом и да чуе зборови од
тебе." [23]Тогаш ги повика внатре и ги прибра.

**Петар во Цезареја**

А утредента стана и отиде со нив, а некои
браќа од Јопа го придружија. [24]На другиот ден
влегоа во Цезареја, а Корнелиј ги очекуваше, и
ги беше повикал своите роднини и блиски
пријатели. [25]А кога Петар влегуваше,
Корнелиј го пречека, падна пред неговите нозе
и се поклони. [26]Петар го подигна, велејќи:
"Стани! И јас сум само човек!"
[27]Така разговарајќи со него, влезе и најде
мнозина собрани, [28]на кои им рече: "Вие знаете
дека на Евреин не му е дозволено да се дружи

со човек туѓинец и да доаѓа кај него. Но, мене
Бог ми кажа никого да не нарекувам поган или
нечист. [29]Затоа дојдов без противење кога ме
повикавте, па ве прашувам - која е причината
што ме викнавте?"

[30]И Корнелиј рече:"Има четири дена, па до
овој час, деветтиот, постев и се молев во својот
дом; и ете, пред мене застана човек во светла
облека [31]и рече: 'Корнелиј, ислушана и
прифатена е твојата молитва и Бог си спомна
за твоите милостини. [32]Затоа, испрати некого
во Јопа и повикај го Симон, наречен Петар!
Тој престојува во куќата на Симон, кожарот,
крај морето.' [33]И веднаш пратив да те
повикаат, а ти арно направи што дојде. Сега,
тука, сите сме пред Бог, за да чуеме што сѐ
Господ ти заповедал."

[34]Тогаш Петар изусти, велејќи: "Навистина
гледам дека Бог не е наклонет кон никого,
[35]туку кај секој народ Нему Му е мил оној, што
има страхопочит спрема Него и кој постапува
праведно. [36]Вие го знаете Словото што им го
испрати на синовите на Израел, навестувајќи
го Евангелието на мирот преку Исус Христос
(Тој е Господ на сите). [37]Самите знаете што се
случи по сета Јудеја, почнувајќи од Галилеја,
по крштавањето што го навестуваше Јован;
[38]Го знаете Исус од Назарет, како Бог Го
помаза со Светиот Дух и со сила, Кој проживеа
правејќи добрини и исцелувајќи ги сите кои
ѓаволот ги измачуваше, зашто Бог беше со
Него.

[39]А ние сме сведоци за сѐ што направи во
земјата на Евреите и во Ерусалим; Го убија
обесувајќи Го на дрво. [40]Него Бог Го воскресна
на третиот ден и Му даде да се појави, [41]но не
на сите луѓе, туку на однапред од Бог
избраните сведоци - нам, коишто јадевме и
пиевме со Него откако воскресна од мртвите.
[42]Тој ни заповеда да му навестиме на народот и
смело да сведочиме дека Тој е од Бог
определениот Судија на живите и мртвите.
[43]Сите пророци сведочат за Него дека секој кој
верува во Него добива проштавање на
гревовите преку Неговото име."

**Неевреите го примаат Светиот Дух**

[44]Додека Петар сѐ уште ги зборуваше овие

зборови, Светиот Дух слезе на сите кои го
слушаа говорот [45]и се зачудија обрежаните
верници кои дојдоа со Петар, дека и на
неевреите се излеа дарот на Светиот Дух;
[46]зашто ги чуја како зборуваат во јазици и Го
величаат Бог.
Тогаш Петар рече: [47]"Може ли некој да им
забрани да се крстат со вода овие што Го
примија Светиот Дух како и ние?" [48]И им
заповеда да се крстат во името на Исус
Христос. Тогаш го замолија да остане уште
неколку денови.

**Петровиот извештај до црквата во Ерусалим**

**11** А апостолите и браќата во Јудеја чуја
дека и неевреите го примиле Божјото
слово, [2]и кога Петар дојде горе во Ерусалим,
обрежаните се препираа со него, [3]велејќи:
"Влезе при необрежани луѓе и јадеше со нив!"
[4]Тогаш Петар почна да им зборува и да им
излага редум: [5]"Бев во градот Јопа, се молев и
во занес видов видение, нешто како големо
платно, што врзано на четирите краишта
слегува од небото, и дојде до мене. [6]Кога
погледнав во него и разгледав, видов во него
четироножни земни животни, ѕверови, лазачи
и небесни птици. [7]И чув глас, кој ми рече:
'Стани, Петре! Коли и јади!'
[8]А јас реков: 'Никако, Господи, зашто ништо
погано или нечисто никогаш не влегло во
мојата уста.'
[9]Тогаш гласот од небото ми рече по вторпат:
'Она што Бог го исчистил, не нарекувај го
нечисто!' [10]Тоа се случи трипати и пак сè беше
повлечено горе на небо.
[11]И ете, во тој час, три човека испратени од
Цезареја кај мене, застанаа пред куќата во
којашто бев. [12]Тогаш Духот ми рече да одам со
нив без никакво сомнение. И овие шестмина
браќа дојдоа со мене и влеговме во куќата на
човекот. [13]Тогаш тој ни раскажа како во
својата куќа видел ангел, кој застанал и му
рекол: 'Прати луѓе во Јопа и повикај го Симон,
наречен Петар! [14]Тој ќе ти каже зборови,
преку кои ќе бидеш спасен ти и целиот твој
дом.'
[15]И кога почнав да зборувам, Светиот Дух
слезе на нив, како и на нас во почетокот.

16Тогаш се сетив на Господовите зборови:
'Јован крштаваше со вода, а вие ќе бидете
крстени со Светиот Дух. 17И така, ако Бог им
дал ист дар, кога поверуваа во Господ Исус
Христос, како и нам, кој сум јас да можам да
Му го забранам тоа на Бог?"
18Кога го чуја тоа, се смирија и Го прославија
Бог, велејќи: "Значи, Бог им даде и на
неевреите покајание за живот!"

**Новите верници во Антиох**

19А оние, кои беа раштркани поради гонењето
кое се подигна заради Стефан, поминаа сè до
Феникија, Кипар и Антиох, не говорејќи
никому за Словото, освен на Евреите. 20А
некои од нив беа Киприни и Кирињци, кои кога
дојдоа во Антиох им зборуваа и на Грците,
навестувајќи Го Господ Исус. 21А Господовата
рака беше со нив па голем број кои поверуваа
се преобратија кон Господ.
22Кога веста за нив дојде до ушите на
црквата во Ерусалим, го испратија Барнаба во
Антиох. 23Откако дојде и посведочи за Божјата
благодат, се зарадува и со решително срце ги
охрабруваше сите да останат во Господ.
24Имено, тој беше добар човек, исполнет со
Светиот Дух и со вера; и големо множество се
присоедини кон Господ.
25Тогаш Барнаба отиде во Тарс да го побара
Савле; и кога го најде, го доведе во Антиох.
26И така, цела година се собираа со црквата и
поучија многу народ. Првпат во Антиох
учениците ги нарекоа христијани.
27Во тие денови пророци од Ерусалим слегоа
во Антиох. 28А еден од нив, по име Агаб, стана
и објави преку Духот дека ќе има голем глад
по целиот свет, каков што беше во времето на
Клавдиј. 29Тогаш учениците решија, секој
според своите можности, да им испрати помош
на браќата во Јудеја. 30Така и сторија,
испраќајќи им ја на старешините преку
Барнаба и Савле.

**Петар во зандана**

12 Во тоа време царот Ирод почна да им
напакостува на оние кои ѝ припаѓаа на
црквата. 2И го погуби со меч Јовановиот брат
Јаков. 3А кога виде дека тоа им се допадна на

Евреите, го фати и Петар. А беа денови на
Бесквасните лебови. [4]Го фати и го фрли в
зандана, предавајќи им го на четири стражи од
по четворица војници да го чуваат, со намера
да го изведе пред народот по Пасхата.
[5]И така, Петар го чуваа во занданата, а
црквата постојано Го молеше Бога за него.

**Петар ослободен од занданата**

[6]И кога Ирод сакаше да го изведе, истата ноќ
Петар спиеше меѓу двајца војници, окован во
двојни вериги, а имаше и стражари пред
вратата кои ја чуваа занданата. [7]И ете,
Господов ангел застана и светлина болсна во
ќелијата. Тој го потчукна Петар отстрана, го
разбуди и му рече: "Бргу станувај!" И веригите
му паднаа од рацете.
[8]Тогаш ангелот му рече: "Препаши се и обуј
си ги сандалите!" Петар така постапи. И уште
му рече: "Префрли си ја наметката и тргни по
мене!" [9]И тој излезе и тргна по него, без да
знае дека тоа што го стори ангелот се случува
вистински, ами мислеше дека гледа привид.
[10]Откако ги поминаа првата и втората стража
и дојдоа до железната порта, која води во
градот, таа им се отвори сама. И продолжија и
втасаа на една улица, а ангелот веднаш
исчезна.
[11]А кога Петар дојде на себеси, рече: "Сега
навистина знам дека Господ го пратил Својот
ангел, и ме избави од Иродовата рака и од сè
што очекуваше еврејскиот народ."
[12]Согледувајќи го тоа, дојде до куќата на
Марија, мајката на Јован, наречен Марко, каде
што беа собрани мнозина на молитва. [13]И кога
чукна на вратата од тремот, дојде слугинката,
по име Рода, да наслушне. [14]И кога го препозна
Петровиот глас, од радост не ја отвори
портата, туку втрча и јави дека Петар стои
пред порта.
[15]А тие ѝ рекоа: "Ти бладаш!" Но таа и
натаму тврдеше дека е вистина. Тие пак рекоа:
"Тоа е неговиот ангел."
[16]А Петар продолжуваше да чука. И кога ја
отворија портата, го видоа и се зачудија. [17]Тој
им даде знак со раката да молчат и им раскажа
како Господ го изведе од занданата и рече:
"Јавете им за ова на Јаков и на браќата!"
Потоа излезе и отиде на друго место.

[18]А кога се раздени, настана голема бркотија
меѓу војниците: околу тоа што се случи со
Петар? [19]Кога Ирод го побара, и не го најде, ги
сослуша стражарите и заповеда да ги погубат,
па слезе од Јудеја во Цезареја, каде остана да
живее.

### Иродовата смрт

[20]Ирод беше гневен на тирците и сидонците, но
тие дојдоа еднодушно при него, и откако го
придобија царевиот собар Бласт, замолија за
мир, зашто нивната земја се хранеше од
царската земја.
[21]Во определениот ден, Ирод, облечен во
царска руба, седна на престолот пред народот
и му одржа говор. [22]А народот извикуваше:
"Тоа е Божји глас, а не човечки!" [23]Во тој час,
Господов ангел го удри, зашто не му оддаде
слава на Бог, и изеден од црви, умре.
[24]Господовото слово растеше и се
распространуваше.
[25]А Барнаба и Савле, откако ја исполнија
службата, се вратија од Ерусалим, земајќи го
со себе Јован, наречен Марко.

### Павле и Барнаба се избрани

**13** Во црквата во Антиох имаше пророци и
учители: Барнаба, Симеон наречен
Нигер, па Луциј Киринеецот, Манаин, кој беше
израснат со тетрархот Ирод, и Савле. [2]И
додека Му служеа на Господ и постеа, Светиот
Дух им рече: "Издвојте ми ги Барнаба и Савле
за делото за кое ги повикав!" [3]А тие, по постот
и молитвата, ги положија рацете на нив и ги
испратија.

### Службата на Кипар

[4]И така, тие, испратени од Светиот Дух, слегоа
во Селевкија и оттаму отпловија за Кипар. [5]И
кога дојдоа во Саламис, го навестуваа Божјото
слово во еврејските синагоги, а го имаа и Јован
за помошник.
[6]А откако го поминаа целиот остров сè до
Пафос, најдоа некој маѓепсник, лажен пророк,
Евреин, по име Бар-Исус, [7]кој беше со
проконзулот Сергиј Павле, умен човек. Овој ги
повика Барнаба и Савле и побара да го чуе
Божјото слово. [8]Но му се спротиви

маѓепсникот Елим (зашто така се преведува
неговото име), настојувајќи да го одврати
проконзулот од верата. [9]Тогаш Савле, познат
како Павле, исполнет со Светиот Дух, се
втренчи и рече: [10]"О, ти исполнет со секакво
лукавство и злоба, ѓаволски сину, непријателу
на секоја праведност, не ќе престанеш ли да ги
искривуваш правите Господови патишта. [11]И,
еве, сега Господовата рака е врз тебе: ќе
бидеш слеп и за некое време не ќе го гледаш
сонцето!"

И во истиот час врз него се спушти магла и
темнина; и тој џбараше наоколу и бараше луѓе,
кои ќе го водат за рака. [12]Тогаш проконзулот,
откако виде што стана, поверува, восхитувајќи
му се на Господовото учење.

### Во Антиох писидиски

[13]А Павле и неговите придружници отпловија
од Пафос и дојдоа до Перга, во Памфилија.
Тука Јован се оддели од нив и се врати во
Ерусалим. [14]А тие заминаа од Перга и дојдоа
во Антиох писидиски, влегоа во синагогата во
саботен ден и седнаа. [15]А по читањето на
Законот и на пророците, старешините на
синагогата испратија до нив да им кажат:
"Браќа, ако имате некаква утешна порака за
народот, кажувајте!"

[16]Тогаш Павле стана, мавна со раката и рече:
"Мажи Израелци и вие други, кои имате
страхопочит спрема Бог, чујте! [17]Богот на овој
израелски народ ги избра нашите татковци и
го издигна народот во туѓина, во египетската
земја, со воздигната рака ги изведе од таа
земја, [18]и откако четириесет години ги трпеше
во пустината; [19]и уништи седум народи во
Ханаанската земја, им ја даде во наследство
нивната земја [20]за околу четиристотини и
педесет години.

Потоа им даде судии до пророкот Самоил.
[21]Тогаш побараа цар, и Бог им го даде Саул,
синот на Киш, човек од Бенјаминовото племе,
за четириесет години. [22]Кога го отфрли него,
им го издигна за цар Давид, за кого посведочи
и рече: 'Го најдов Давид, синот Есеев, човек
според Моето срце, кој ќе ја исполни сета Моја
волја.'

[23]Од неговото потомство, Бог - според

ветувањето - му издигна на Израел Спасител,
Исус, 24откако Јован, пред Неговото доаѓање,
му проповедаше на целиот израелски народ
покајно крштавање. 25А додека Јован ја
исполнуваше својата должност, везден велеше:
'За кого ме сметате? Јас не сум Тој, туку, ете,
по мене иде Еден, Кому не сум достоен да Му
ги одврзам сандалите на нозете.'

26Луѓе, браќа, синови на Авраамовиот род, и
вие, кои имате страхопочит кон Бог, нам ни е
испратено словото за ова спасение. 27Зашто
жителите на Ерусалим и нивните началници не
Го познаа Него, ниту пророчките зборови што
се читаат секој саботен ден, туку Го осудија и
така ги исполнија. 28Иако не најдоа никаква
вина, која заслужува смрт, бараа од Пилат да
Го погуби. 29И кога исполнија сè што е
напишано за Него, Го симнаа од дрвото и Го
положија в гроб. 30Но Бог Го воскресна од
мртвите. 31И со денови им се појавуваше на
оние, кои со Него од Галилеја одеа горе во
Ерусалим, а кои сега се Негови сведоци пред
народот.

32Ние ви проповедаме за ветувањето дадено
на татковците, 33дека Бог го исполни пред нас,
нивните деца, кога Го воскресна Исус, како
што е напишано во вториот псалм:

'Ти си Мој Син,
денес Те родив.'

34А за тоа дека Го воскресна од мртвите и дека
веќе не се враќа во распаѓање, го рече ова:

'Ќе ви ги исполнам светите нешта
на верниот Давид.'

35Затоа и во друг псалм вели:

'Нема да дозволиш
Твојот Светец да види распаѓање.'

36А Давид му послужи на своето поколение
според Божјата волја, па почина и им се
придружи на своите татковци и виде
распаѓање. 37А Оној, Кого Бог Го воскресна, не
виде распаѓање.

38И така, браќа, знајте дека преку Него ви се

навестува проштавање на гревовите; 39и од
сето она од кое не можевте да се оправдате
преку Мојсеевиот Закон, преку Него се
оправдува секој кој верува. 40И така, гледајте
да не дојде на вас она што е речено во
Пророците:

41'Видете, вие кои презирате,
чудете се и загинете!
Зашто Јас правам дело,
во вашите денови,
дело во кое нема да поверувате,
дури и ако некој би ви раскажувал.'

42А кога излегуваа, луѓето ги молеа да им ги
кажуваат овие зборови и идната сабота. 43Кога
собирот се разотиде, многу Евреи и прозелити,
кои Го почитуваа Бог, тргнаа по Павле и
Барнаба, кои им зборуваа и ги уверуваа да
продолжат во Божјата благодат.
44Следната сабота се собра речиси целиот
град да го чуе Божјото слово. 45А кога Евреите
ја видоа толпата, се исполнија со завист, им
противречеа на Павловите зборови и хулеа.
46Тогаш Павле и Барнаба им рекоа
решително: "Требаше најнапред вам да ви се
проповеда Божјото слово, но бидејќи вие го
отфрлате од себе и не се сметате достојни за
вечен живот, еве, ние им се обраќаме на
неевреите, 47зашто Господ ни заповеда така:

'Те поставив
за светлина на неевреите,
да им бидеш спасение
до крајот на земјата.'"

48Кога неевреите го чуја тоа, се зарадуваа и го
славеа Господовото слово и поверуваа мнозина
што беа определени за вечен живот.
49А Господовото слово се распространуваше
по целата земја. 50Евреите ги поттикнаа
угледните, побожните жени и градските
првенци, и поттикнаа гонење против Павле и
Барнаба, та ги изгонија од нивната област.
51Овие го истресоа правот од своите нозе и
дојдоа во Иконија. 52А учениците се
исполнуваа со радост и со Светиот Дух.

## Павле и Барнаба во Иконија

14 Во Иконија влегоа заедно во еврејската
синагога и зборуваа така, што мнозина
Евреи и Грци поверуваа. 2Но оние Евреи што
не ги послушаа, ги побунија и ги настроија
злонамерно душите на неевреите против
браќата. 3Тие сепак останаа тука долго време,
смело зборувајќи за Господ, Кој сведочеше за
Словото на Својата благодат и овозможуваше
нивните раце да прават чудотворни знаци и
чуда. 4Но луѓето во градот се поделија: едни
беа со Евреите, а други со апостолите. 5Кога
неевреите и Евреите, со своите старешини, се
обидоа да ги нападнат и да ги каменуваат, 6тие
го забележаа тоа и избегаа во ликаонските
градови, Листра и Дерба, како и во нивната
околина, 7и таму продолжија да проповедаат.

## Во Листра

8Во Листра седеше некој човек, со омрцлавени
нозе, сакат од мајчината утроба, кој никогаш
не одел. 9Тој го слушаше Павле кога
зборуваше, а кога Павле се загледа во него и
виде дека има вера за исцелување, 10му рече со
силен глас: "Исправи се на нозете!" И тој
скокна и прооде.

11А толпата, кога виде што направи Павле,
го подигна својот глас, велејќи на ликаонски:
"Боговите станаа како луѓе и слегоа при нас!"
12И Барнаба го нарекоа Зевс, а Павле -
Хермес, зашто тој беше главниот говорник.
13А свештеникот на Зевсовото светилиште,
што се наоѓаше пред градот, доведе бикови и
донесе венци пред портите и сакаше, заедно со
народот, да принесе жртва.

14Но кога го чуја тоа апостолите Барнаба и
Павле, ги раскинаа своите облеки, се втурнаа
меѓу народот и извикајќи, велеа: 15"Мажи,
зошто го правите тоа? И ние сме луѓе како
вас! Но ви го проповедаме Евангелието за да
се одвратите од тие суетни нешта, кон живиот
Бог, Кој ги создаде небото и земјата, морето и
сè што е во нив; 16Кој во минатите поколенија
ги пушти сите народи да одат по своите
патишта, 17и сепак никогаш не ги остави без
сведоштво за Себеси со своите добрини,
давајќи ви од небото дождови и плодни години
и наситувајќи ги вашите срца со храна и

веселба." [18]И зборувајќи го тоа, одвај успеаја
да го запрат народот да не им принесе жртва.
[19]Притоа стигнаа Евреи од Антиох и
Иконија и откако го наговорија народот, го
каменуваа Павле и го извлечкаа од градот,
мислејќи дека е мртов. [20]Меѓутоа, кога
учениците се собраа околу него, тој стана и
повторно влезе во градот. А утредента отиде
со Барнаба во Дерба.

### Враќање во сириски Антиох

[21]Откако проповедаа во тој град и придобија
многу ученици, се вратија во Листра, Иконија и
Антиох; [22]ги закрепнуваа душите на учениците
и ги поттикнуваа да бидат постојани во верата,
и дека преку многу неволи треба да влезат во
Божјото царство. [23]И кога им определија
старешини во одделните цркви, се помолија со
пост и Му ги предадоа на Господ, во Кого
поверуваа. [24]Потоа поминувајќи низ Писидија,
дојдоа во Памфилија; [25]и, откако го проповедаа
словото во Перга, слегоа во Аталија;
[26]а оттаму отпловија во Антиох, откаде ѝ беа
предадени на Божјата благодат за делото што
го завршија. [27]И кога пристигнаа и ја собраа
црквата, раскажаа, што сè направил Бог со
нив, и како им ја отворил вратата на верата на
неевреите. И останаа подолго време со
учениците.

### Дали е неопходно обрежувањето?

**15** А некои дојдоа од Јудеја, и браќата ги
поучуваа: "Ако не се обрежете според
Мојсеевиот обичај, не можете да бидете
спасени." [2]А кога Павле и Барнаба се впуштија
во не мала препирка и се расправаа со нив,
Павле и Барнаба, и уште некои од нив, беа
определени да се качат во Ерусалим, кај
апостолите и старешините заради ова
прашање. [3]И така, испратени од црквата,
поминаа низ Феникија и Самарија,
раскажувајќи подробно за обраќањето на
нееврејските народи, со што предизвикуваа
голема радост меѓу сите браќа. [4]Кога стигнаа
во Ерусалим, беа примени од црквата, од
апостолите и од старешините; и раскажаа сè
што направил Бог со нив.
[5]Тогаш станаа некои од фарисејската секта,

кои поверуваа, и рекоа: "Треба да бидат
обрежани и да им се нареди да го пазат
Мојсеевиот Закон."
[6]Апостолите и старешините се собраа да ја
разгледаат таа работа [7]и бидејќи настана
голема расправија, Петар стана и им рече:
"Мажи, браќа! Вие знаете дека Бог уште од
првите денови ме избра меѓу вас, за да можат
неевреите да го чујат од мојата уста словото на
Евангелието и да поверуваат. [8]И Бог, Кој ги
познава срцата, им посведочи, кога им Го даде
Светиот Дух, како и нам. [9]И не направи
никаква разлика меѓу нас и нив, зашто преку
верата ги исчисти нивните срца. [10]Зошто сега
Го искушувате Бог, ставајќи им на вратот на
учениците јарем, кого ниту нашите татковци,
ниту ние не можевме да го носиме? [11]Впрочем,
веруваме дека сме спасени исто како и тие,
преку благодатта на Господ Исус."
[12]Тогаш молкна целиот народ, а луѓето ги
слушаа Барнаба и Павле, кои раскажуваа
колку чудотворни знаци и чуда направи Бог
преку нив, меѓу неевреите.
[13]Кога тие престанаа да зборуваат,
проговори Јаков и рече: "Мажи браќа,
послушајте ме! [14]Симеон ви кажа како Бог,
најпрво, предвиде да си земе луѓе од народите
за Своето име. [15]И со тоа се слагаат
пророчките зборови, како што е напишано:

[16]'По ова ќе се вратам
и пак ќе го изградам
Давидовото светилиште, кое падна;
и повторно ќе ги изградам урнатините,
и пак ќе ги обновам;
[17]за другите луѓе
да Го побараат Господ
и сите неевреи кои се нарекуваат
со Моето име, [18]говори Господ,
Кој го објавил ова од дамнина.'

[19]Затоа сметам дека не треба да ги
вознемируваме оние од неееврејските народи
кои се обраќаат кон Бог; [20]туку да им се
напише да се воздржуваат од она што е
осквернато од идоли, од блудство, од задавено
и од крв. [21]Зашто Мојсеј има проповедници за
себе, од дамнешни времиња, во секој град: го
читаат во синагогите, секоја сабота."

**Писмото до Антиох**

[22]Тогаш апостолите и старешините, заедно со
целата црква, најдоа за сходно да изберат меѓу
себе луѓе и да ги испратат со Павле и Барнаба
во Антиох: Јуда, наречен Барсаба, и Сила,
видни луѓе меѓу браќата, [23]и по нив го
испратија ова писмо:

„Апостолите и старешините, вашите браќа,
ги поздравуваат браќата од нееврејските
народи во Антиох, Сирија и Киликија!
[24]Бидејќи чувме дека некои од нас, на кои
ништо не им заповедавме, ве збуниле со
зборови и ги вознемириле вашите души,
[25]еднодушно најдовме за сходно да избереме
мажи и да ги пратиме кај вас со нашите
возљубени Павле и Барнаба, [26]луѓе, кои ги
предадоа своите души за нашиот Господ
Исус Христос. [27]И така, ви ги испраќаме
Јуда и Сила, кои лично ќе ви го соопштат
истово. [28]Имено, Светиот Дух и ние
решивме да не ставаме врз вас никакво
друго бреме, освен овие неопходни работи:
[29]да се воздржувате од нешта жртвувани на
идоли, од крв, од задавено и од блудство;
ако се пазите од тоа, добро ќе направите.
Збогум! "

[30]И така пратените слегоа во Антиох, го
собраа народот и го предадоа посланието. [31]А
кога го прочитаа, се зарадуваа на утехата.
[32]Јуда, пак, и Сила, кои и самите беа пророци,
ги храбреа и ги закрепнуваа браќата со многу
зборови. [33]И откако поминаа таму некое
време, ги испратија браќата со мир кај оние
што ги беа пратиле. [34]Сила пак реши да остане
таму. [35]А Павле и Барнаба останаа во Антиох,
каде што заедно со многу други поучуваа и го
проповедаа Господовото слово.

**Павле и Барнаба се разделуваат**

[36]По неколку дена Павле му рече на Барнаба:
"Да се вратиме повторно и да ги посетиме
браќата по градовите, каде што го
навестувавме Господовото слово, за да видиме
како поминуваат!" [37]А Барнаба предложи да го
поведат со себе и Јован, наречен Марко. [38]Но
Павле сметаше дека не треба да го водат оној

што се оддели од нив во Памфилија и не отиде
со нив да работи. [39]И дојде до расправија, тики
се разделија еден од друг. Барнаба го зеде со
себе Марко и отплови за Кипар; [40]а Павле, кој
беше предаден од браќата на Господовата
благодат го избра Сила и тргна.
[41]И, поминувајќи низ Сирија и Киликија, ги
закрепнуваше црквите.

### Тимотеј му се придружува на Павле

**16** И така пристигна во Дерба и Листра. И
ете, таму беше еден ученик по име
Тимотеј, син на Еврејка, која веруваше, и на
татко Грк. [2]Браќата во Листра и Иконија
сведочеа добро за него. [3]Павле посака да го
поведе со себе; го зеде и го обрежа заради
Евреите населени по тие места, бидејќи сите
знаеја оти татко му е Грк. [4]И додека одеа по
градовите, им ги предаваа прописите што беа
определени од апостолите и старешините во
Ерусалим, за да ги пазат.

### Павловото видение на човекот од Македонија

[5]Црквите така се закрепнуваа во верата и секој
ден нивниот број беше сѐ поголем.
[6]Тие поминаа низ Фригиската и Галатската
земја, зашто Светиот Дух им забрани да го
проповедаат словото во Азија. [7]А кога дојдоа
спроти Мисија, се обидоа да отидат во
Битинија, но Исусовиот Дух не им дозволи. [8]И
така, поминаа низ Мисија и слегоа во Троја. [9]И
на Павле му се јави во ноќта видение: еден
Македонец застана пред него и го молеше,
велејќи: "Дојди во Македонија и помогни ни!"
[10]По тоа негово видение, веднаш побаравме да
отидеме во Македонија, сметајќи дека Бог нѐ
повикува таму да го проповедаме Евангелието.

### Во Филипи

[11]Потоа отпловивме од Троја и патувавме
право кон Самотраки, [12]а следниот ден во
Неаполис, [12]а оттаму во Филипи, римска
колонија и прв град во тој дел на Македонија.
Во тој град престојувавме неколку дена.
[13]А во саботата излеговме вон градските
порти, крај реката, каде е место за молитва.
Тука седнавме и им зборувавме на собраните
жени. [14]Тоа го слушаше една богобојазлива

жена по име Лидија, продавачка на пурпурно
платно од градот Тијатир, а Господ ѝ го отвори
срцето да внимава на Павловите зборови.
[15]Кога пак беше крстена таа и нејзините
домашни, нѐ замоли, велејќи: "Ако сметате
дека верувам во Господ, влезете во мојот дом и
останете." И нѐ принуди.

**Павле и Сила затворени**

[16]А кога еднаш одевме на местото за молитва,
нѐ сретна некоја девојка, робинка, која имаше
змиски дух, и која со вражање им донесуваше
голема печалба на своите господари. [17]Таа
одеше по Павле и по нас, викајќи: "Овие луѓе
се слуги на Сѐвишниот Бог, кои ни го
навестуваат патот на спасението." [18]Тоа го
правеше со денови. А кога му здодеа на Павле,
се заврти и му рече на духот: "Ти заповедам, во
името на Исус Христос, да излезеш од неа!" И
излезе во истиот час.

[19]Кога нејзините господари видоа дека
излезе и нивната надеж за печалба, ги фатија и
ги одвлекоа Павле и Сила до пазарот, пред
управителите. [20]Кога ги приведоа пред судиите,
рекоа: "Овие луѓе, кои се Евреи, го бунтуваат
нашиов град [21]и навестуваат обичаи кои ние,
како Римјани, не смееме да ги прифатиме ниту
да ги вршиме."

[22]И целиот народ нагрвали на нив, а судиите
им ги раскинаа облеките и заповедаа да ги
тепаат со стапови. [23]И откако им удрија многу
стапови, ги фрлија во зандана и му заповедаа
на чуварот на занданата добро да ги чува.
[24]Откако прими таква заповед, тој ги фрли во
внатрешниот дел на занданата и нозете им ги
стави во клада.

[25]На полноќ, Павле и Сила се молеа и со
песна Го славеа Бог, а затворениците ги
слушаа. [26]Кога одеднаш настана силен потрес,
така што се поместија темелите на занданата:
во истиот час се отворија сите врати, и на сите
им паднаа оковите. [27]А чуварот на занданата се
разбуди и кога ги виде отворените врати на
занданата, го извади мечот и сакаше да се
убие, мислејќи дека затворениците избегале.
[28]Но Павле викна со силен глас, велејќи: "Не
прави си себеси никакво зло, зашто сите сме
тука!"

[29]А тој побара светлина, втрча внатре и
треперејќи падна пред Павле и Сила; [30]па
откако ги изведе надвор, рече: "Господа, што
треба да правам за да се спасам?"
[31]Тие му рекоа: "Верувај во Господ Исус и ќе
бидете спасени ти и твојот дом." [32]А потем им
го говореа Господовото слово нему и на сите
што беа во неговиот дом. [33]И тој ги зеде во тој
час на ноќта, им ги изми раните од ударите и
веднаш се крсти заедно со сите домашни.
[34]Тогаш ги одведе горе во куќата, постави
трпеза, и многу се израдуваа со сè домашните,
зашто поверуваа во Бог.
[35]А кога се раздени, главните судии
испратија службеници и им рекоа:
"Ослободете ги луѓето!" [36]Чуварот на
занданата му ги кажа тие зборови на Павле,
велејќи: "Судиите пратија да ве пуштам. Затоа
сега излезете и одете си со мир!"
[37]Но Павле им рече: "Откако нас, римски
граѓани, без претходно судење, јавно нè биеја и
нè фрлија во зандана, зар сега сакаат тајно да
нè пуштат? Никако! Туку самите нека дојдат и
нека нè изведат!"
[38]Судските службеници им ги соопштија овие
зборови на судиите, а тие се исплашија кога
чуја дека овие се римски граѓани. [39]И дојдоа, се
извинија, ги изведоа и ги замолија да си
заминат од градот. [40]И кога излегоа така од
занданата, дојдоа кај Лидија, ги видоа браќата,
ги охрабрија и си отидоа.

**Во Солун**

**17** И откако поминаа преку Амфипол и
Аполонија, пристигнаа во Солун, каде
имаше еврејска синагога. [2]И по својот обичај,
Павле влезе кај Евреите и, три саботи редум,
со нив расправаше околу Писмото, [3]толкувајќи
и докажувајќи дека Христос требаше да
настрада и да воскресне од мртвите, велејќи:
"Исус, Кого јас ви Го навестувам е Христос."
[4]И некои од нив се уверија и се дружеа со
Павле и Сила; а исто така и големо мнозинство
побожни Грци и не мал број видни жени.
[5]Но Евреите, поттикнати од завист, зедоа
неколкумина злобни дангубници од пазарот и
предизвикаа безредие во градот. Ја нападнаа
Јасоновата куќа и бараа да бидат изведени

пред толпата. [6]А кога не ги најдоа, ги одвлекоа
Јасон и некои од браќата пред градските
власти, викајќи: "Оние, што го превртеа
наопаку целиот свет, дојдоа и тука! [7]И Јасон ги
прими! А сите тие работат против цезаровите
заповеди, тврдејќи дека има друг цар - Исус!"
[8]Така, кога народот и градските власти го чуја
тоа се вознемирија, [9]но откако добија
гаранција од Јасон и од другите, ги пуштија.

**Во Берија**

[10]Браќата веднаш, уште во ноќта, ги испратија
Павле и Сила во Берија; тие, пак, кога дојдоа
таму, отидоа во еврејската синагога. [11]Тука
беријците беа поблагородни од оние во Солун,
зашто го примија Словото сосем подготвено, и
секој ден го проучуваа Писмото дали е така.
[12]И мнозина од нив поверуваа; а не малку и од
видните грчки жени и мажи.
[13]А кога солунските Евреи дознаа дека
Павле и во Берија го проповеда Божјото
слово, дојдоа и таму и го спотнаа и го
растревожија народот. [14]Тогаш браќата веднаш
го испратија Павле кон морето. А Сила и
Тимотеј останаа таму. [15]Придружниците пак го
доведоа Павле до Атина, и откако примија
заповед за Сила и Тимотеј да дојдат што
побргу кај него, заминаа.

**Во Атина**

[16]Додека Павле ги чекаше во Атина, духот му
се вознемири, гледајќи го градот полн со
идоли. [17]И разговараше со Евреите во
синагогата и со побожните; а и секој ден на
пазарот со кого ќе се најдеше, [18]А некои од
епикурејските и стоичките филозофи почнаа
да се препираат со него, па едни велеа: "Што
сака да каже овој дрдорко?" А други: "Се
гледа дека е предвесник на туѓи богови," зашто
проповеда за Исус и за воскресението. [19]Тогаш
го зедоа, го одведоа на Ареопагот и рекоа:
"Можеме ли да знаеме какво е тоа ново учење,
што го проповедаш? [20]Со чудни тврдења ни ги
полниш ушите; затоа сакаме да знаеме што е
тоа?" [21](А сите Атињани и странците меѓу нив
си го минуваа времето само во тоа да кажат
или да чујат некаква новост.)
[22]Тогаш Павле застана сред Ареопагот и

рече: ”Атињани! Гледам по сѐ дека сте многу
суеверни. 23 Имено, минувајќи и набљудувајќи
ги вашите светилишта, најдов и жртвеник, на
кого беше напишано: ’На непознат Бог’. И
така, тоа што вие го почитувате не познавајќи
го, јас тоа ви го навестувам.
24 Богот, Кој го создаде светот и сѐ што е во
него, како Господар на небото и на земјата, не
живее во ракотворни светилишта 25 ниту прима
служба од човечки раце како да има потреба
од нешто; зашто Тој, Самиот, им дава на сите
живот, здив и сѐ. 26 И Тој од еден ги создаде
сите народи за да се населат по целата земја,
откако им определи одредени времиња и
граници на нивните живеалишта, 27 за да Го
бараат Бог, та нема ли некако да Го напипаат
и најдат, бидејќи Тој не е далеку од ниеден од
нас. 28 Зашто во Него живееме, се движиме и
постоиме, како што и некои од вашите поети
рекле: ’И ние сме Негово потомство.’
29 И бидејќи сме Божјо потомство, не треба
да мислиме дека Божеството прилега на злато,
сребро или камен; како творба на човечката
уметност и замисла. 30 И така, не гледајќи на
времињата на незнаењето, Бог сега им
заповеда на луѓето да се покајат сите и
насекаде, 31 зашто го определи денот, кога ќе
му суди праведно на целиот свет - преку Човек
Кого Го определил за тоа, давајќи им на сите
уверување со тоа што Го воскресна од
мртвите.”
32 А кога чуја за воскресението од мртвите,
едни се подбиваа, а други рекоа: ”Ќе те
слушаме другпат за тоа.” 33 И така, Павле си
отиде од кај нив. 34 Сепак, некои мажи му се
придружија и поверуваа, меѓу кои беа и
Дионисиј Ареопагит, жената по име Дамара и
други покрај нив.

**Во Коринт**

**18** Потоа Павле тргна од Атина и дојде во
Коринт. 2 Таму најде еден Евреин по име
Акила, родум од Понт, кој неодамна беше
дошол од Италија, заедно со жена си
Присцила, зашто Клавдиј заповеда сите Евреи
да го напуштат Рим. Дојде кај нив, 3 и бидејќи
го знаеше истиот занает, остана кај нив да
работи, зашто нивниот занает беше изработка

на шатори. [4]А секоја сабота водеше расправа
во синагогата и ги убедуваше Евреите и
Грците.
[5]А кога Сила и Тимотеј слегоа од
Македонија, Павле беше поттикнат во духот
ревносно да им сведочи на Евреите дека Исус е
Христос. [6]Но, бидејќи тие се противеа и хулеа,
тој си ја истресе облеката и им рече: "Вашата
крв на вашите глави! Јас сум чист и отсега ќе
одам кај неевреите."
[7]И замина оттаму па дојде во домот на
некојси Титиј Јуст, богобојазлив човек, чија
куќа беше до синагогата. [8]И Крисп,
началникот на синагогата, со сите свои
домашни, поверува во Господ; и мнозина
Коринќани, кои го слушаа, поверуваа и беа
крстени.
[9]А Господ му рече на Павле, ноќе, во
видение: "Не плаши се! Туку зборувај и не
замолкнувај, [10]зашто Јас сум со тебе! И никој
нема да те нападне за да ти направи некакво
зло, зашто имам многу свои луѓе во овој град."
[11]И така преседе година и шест месеци
поучувајќи ги во Божјото слово.
[12]А кога Галио беше управител на Ахаја,
Евреите еднодушно станаа против Павле и го
доведоа пред судскиот стол, [13]велејќи: "Овој
човек ги наговара луѓето да Го почитуваат Бог
спротивно на законот."
[14]Кога Павле сакаше да ја отвори устата,
Галио им рече на Евреите: "Ако беше во
прашање некаква неправда или зло дело, о
Евреи, се разбира, ќе ве истрпев. [15]Но ако е
тоа прашање за зборови, за имиња и за вашиот
закон, пресудете сами; јас не сакам да бидам
судија во тие работи." [16]И ги истера од судот.
[17]Тогаш сите го фатија Состен, началникот на
синагогата, и го тепаа пред судот, а Галио не
сакаше ни да знае за тоа.

**Павле плови кон Сирија**

[18]Павле остана таму уште многу денови, а
потем се збогува со браќата и отплови за
Сирија, а со него беа Присцила и Акила; во
Кенхреја ја избричи главата, зашто се беше
заветувал. [19]А кога стигнаа во Ефес, ги остави
двајцата, а самиот влезе во синагогата да
расправа со Евреите. [20]Кога го замолија да

остане подолго време, не се согласи, 21туку се
збогува со нив и рече: "Ако Бог даде, пак ќе се
вратам кај вас." И отплови од Ефес. 22Кога
стигна во Цезареја, се искачи во Ерусалим; ја
поздрави црквата и слезе во Антиох.
23Откако помина таму некое време, замина и
ги помина редум Галатската област и Фригија,
поткрепувајќи ги сите ученици.

**Аполос проповеда во Ефес**

24А некојси Евреин, по име Аполос, родум
александриец, човек благоглаголив и мошне
упатен во Писмата, дојде во Ефес. 25Тој беше
поучен во Господовиот Пат, и со својот
распален дух зборуваше и поучуваше точно за
Исус, иако го знаеше само Јовановото
крштавање. 26Тој почна смело да говори во
синагогата, а кога го чуја Присцила и Акила,
го зедоа при себе, и му објаснија подетално за
Божјиот Пат.
27Кога сакаше да замине за Ахаја, браќата го
охрабрија и им напишаа на учениците да го
примат. Штом пристигна, многу им помогна на
оние кои беа поверувале преку благодатта;
28зашто тој силно и јавно ги побиваше Евреите,
докажувајќи преку Писмата дека Исус е
Христос.

**Во Ефес**

**19** А кога Аполос беше во Коринт, Павле,
откако ги помина горните области, дојде
во Ефес, најде некои ученици, 2па им рече:
"Дали Го примивте Светиот Дух откако
поверувавте?"
Тие му одговорија: "Не сме ни чуле дека има
Свет Дух."
3Тој уште им рече: "А во што се крстивте?"
Тие рекоа: "Во Јовановото крштавање."
4А Павле рече: "Јован крштаваше со
крштавање за покајание, велејќи му на народот
да верува во Оној Кој ќе дојде по него, односно
во Христос Исус." 5Откако го чуја тоа, беа
крштавани во името на Господ Исус. 6А кога
Павле ги положи рацете на нив, Светиот Дух
се спушти врз нив, а тие зборуваа јазици и
пророкуваа. 7А беа вкупно околу дванаесет
мажи.
8Тогаш тој влезе во синагогата и таму

вршеше беседи смело три месеци за Божјото
царство и се трудеше да ги убеди. [9]Но бидејќи
некои беа корави и непокорни, и пред народот
зборуваа зло за Патот, тој отстапи од нив и ги
оддели учениците, и секојдневно поучуваше во
училиштето на Тиран. [10]Тоа траеше две
години, така што сите Евреи и Грци, кои
живееја во Азија, го чуја Господовото слово.

[11]А Бог правеше необични чуда преку
Павловите раце, [12]така што кога врз болните
ставаа шамичиња или скутници од неговото
тело, болестите ги напуштаа, а злите духови
излегуваа од нив.

[13]А некои од еврејските истерувачи на
демони, кои одеа од место во место, почнаа над
оние кои имаа зли духови да го повикуваат
името на Господ Исус, велејќи им: " Ве
истеруваме преку Исус, Кого Павле Го
проповеда! " [14]Тоа го правеа седумтемина
синови на некојси Скева, еврејски
првосвештеник. [15]Но злиот дух одговори,
велејќи им: "Го познавам Исус, го знам и
Павле, а кои сте вие?" [16]Притоа човекот во
кого беше злиот дух, скокна врз нив, ги
совлада сите и против нив покажа таква сила,
што голи и ранети избегаа од куќата.

[17]Тоа го дознаа Евреите и Грците, кои
живееја во Ефес и сите ги обзеде страв и
трепет, додека името на Господ Исус се
величаше. [18]А мнозина од оние кои беа
поверувале, доаѓаа и исповедувајќи се ги
кажуваа своите дела. [19]Оние, пак, кои се
занимаваа со магии, ги донесуваа своите
свитоци на куп и ги гореа пред сите. И кога ја
пресметаа нивната цена, најдоа дека вредат
педесет илјади сребреници. [20]И така Словото,
преку Божјата сила, растеше и напредуваше сè
посилно.

[21]Кога се сврши сето тоа, Павле науми во
својот дух, откако ќе помине низ Македонија и
Ахаја, да отиде во Ерусалим, велејќи: "Штом
ќе бидам таму, треба да го видам и Рим." [22]И
испрати во Македонија двајца свои
помошници, Тимотеј и Ераст, а самиот остана
уште некое време во Азија.

**Бунтот во Ефес**

[23]Во тоа време се крена голема бркотија

заради Патот; 24именo, еден човек, по име
Димитриј, филигранист, изработуваше
сребрени Артемидини светилишта и на
занаетчиите им донесуваше значителна
печалба; 25откако ги собра нив и работниците
со слични занаети им рече: "Мажи, вие знаете
дека нашата благосостојба доаѓа од оваа
работа, 26а гледате и слушате дека овој Павле,
не само во Ефес, туку речиси во цела Азија,
убеди и одврати големо множество луѓе,
велејќи дека богови направени со раце - не се
богови. 27Впрочем, не постои опасност само
нашиов занает да биде презрен, туку и храмот
на големата божица Артемида ќе се смета за
ништожен, и ќе му се наштети на величието на
онаа, која ја почитува сета Азија и целиот свет.
28Кога го чуја тоа, полни со гнев, врескаа,
извикувајќи: "Голема е Артемида Ефеска! "
29И целиот град се претвори во безредие, а
луѓето еднодушно навлегоа во театарот и ги
одвлекоа Гај и Аристарх, Павлови сопатници
од Македонија.
30А кога Павле сакаше да влезе во толпата,
учениците го спречија. 31Притоа, некои од
азиските началници, кои му беа пријатели,
испратија порака до него, молејќи го да не се
појавува во театарот.
32Едни викаа едно, а други друго, зашто
собирот беше збунет и мнозина не знаеја
зошто се беа собрале. 33Тогаш го извлекоа од
толпата Александар, кого Евреите го туркаа
напред. Александар, пак, мавна со раката и
сакаше да даде објаснување пред толпата. 34Но
кога дознаа дека е Евреин, сите викаа
едногласно и извикуваа околу два часа:
"Голема е Артемида Ефеска!"
35Најпосле градскиот писар го смири народот
и рече: "Луѓе, ефешани! Кој е тој човек, кој не
знае дека градот Ефес е чувар на храмот на
големата Артемида и на нејзиниот кип што
падна од небото? 36Бидејќи тоа е неспорно, вие
треба да бидете мирни и да не преземате
ништо непромислено! 37Ги доведовте овие
луѓе, кои ниту го ограбија храмот, ниту хулат
на нашата божица. 38Затоа, ако Димитриј и
занаетчиите кои се со него имаат тужба против
некого, судовите се за тоа, а постојат и
проконзули, нека се тужат едни со други. 39Но

ако барате нешто друго, тоа ќе биде решено
законски во собранието, [40]зашто ни се заканува
опасност да бидеме обвинети заради
денешниот настан, бидејќи не постои никаква
причина со која можеме да го оправдаме
собирот.” [41]Кога го рече тоа, го распушти
собирот.

### Во Македонија и Грција

**20** Кога стивна вревата, Павле ги повика
учениците, ги охрабри, се збогува со нив
и тргна на пат за Македонија. [2]Откако ги
помина оние краишта и ги охрабри со многу
зборови, дојде во Грција. [3]Таму остана три
месеци, бидејќи Евреите направија заговор
против него, а кога сакаше да отплови за
Сирија, реши да се врати преку Македонија.
[4]Го придружуваа Сопатер, синот на Пир, од
Берија, солунците Аристарх и Секунд, Гај од
Дерба и Тимотеј, како и Тихик и Трофим од
Азија. [5]Тие отидоа напред и нè чекаа во Троја.
[6]А ние отпловивме од Филипи, по деновите на
Бесквасните лебови, и по пет дена дојдовме кај
нив во Троја, каде што останавме седум дена.

### Павловата посета на Троја

[7]А кога во првиот ден на седмицата се
состанавме да раскршуваме леб, Павле им
држеше беседа, зашто утредента сакаше да
замине. Тој продолжи со беседата до полноќ, [8]а
во горната соба, каде се бевме собрале, имаше
многу светилки. [9]Едно момче, по име Евтих,
кое седеше на прозорецот, почна да запаѓа во
длабок сон и тоа, бидејќи Павле подолго
зборуваше, совладано од сонот, падна од
третиот кат долу и го дигнаа мртво. [10]Но
Павле слезе, му се фрли, го прегрна и рече:
”Не возбудувајте се, зашто неговата душа сè
уште е во него!” [11]Потоа се качи горе, раскрши
леб, и поткасна, и им зборуваше долго, сè до
мугрите, кога отпатува. [12]А момчето го
доведоа живо и многу се утешија.

### Од Троја до Малта

[13]Ние тргнавме порано со коработ и
отпловивме во Асос, откаде требаше да го
земеме Павле, зашто така беше порачал,
сакајќи да оди пеш. [14]А кога се состана со нас

во Асос, го зедовме и дојдовме во Митилин.
[15]И оттаму отпловивме и утредента дојдовме
спроти Хиос. На другиот ден стигнавме во
Самос, а следниот ден дојдовме во Малта.
[16]Павле реши да помине покрај Ефес, а да не
се задржи подолго време во Азија, зашто му се
брзаше, ако е можно да биде за денот на
Педесетница во Ерусалим.

**Павловата средба со старешините во Ефес**

[17]Од Малта Павле јави во Ефес да ги повикаат
старешините на црквата. [18]А кога дојдоа кај
него, им рече: "Вие знаете како го поминав со
вас целото време, од првиот ден кога стапив во
Азија, [19]служејќи Му на Господ со сета
понизност, со солзи и со искушенија, што ме
снајдоа од еврејските заговори; [20]како не
пропуштив да ви кажам сè што е полезно и да
ве поучам јавно и по домовите; [21]сведочејќи им
сериозно на Евреите и на Грците за покајание
кон Бог и кон верата во нашиот Господ Исус.
[22]А сега, еве, поттикнат од Духот, одам во
Ерусалим, не знаејќи што ќе ми се случи таму,
[23]освен што Светиот Дух ми сведочи, во секој
град, велејќи дека ме чекаат окови и маки.
[24]Но мене ни најмалку не ми е до животот,
туку само да го завршам својот пат и службата,
што ја примив од Господ Исус: сериозно да го
посведочам Евангелието на Божјата благодат.
[25]И еве, сега знам дека сите вие, меѓу кои
поминав проповедајќи го Божјото царство, не
ќе го видите веќе моето лице. [26]Затоа ви
сведочам во овој ден дека сум чист од крвта на
сите вас; [27]зашто не пропуштив да ви ја кажам
целосната Божја намера. [28]Внимавајте на себе
и на целото стадо, во кое Светиот Дух ве
постави за надгледувачи, за да бидете пастири
на Божјата црква, која Тој ја откупи со Својата
крв. [29]Јас знам дека по моето заминување меѓу
вас ќе навлезат свирепи волци, кои нема да го
штедат стадото; [30]а и од вас самите ќе се
подигнат мажи, кои ќе зборуваат изопачено, за
да ги одвлечкаат учениците по себе. [31]Затоа,
бдејте и помнете дека три години, ноќе и дење,
не престанав да го советувам со солзи секој
еден од вас!
[32]И сега ве препорачувам на Бог и на
Словото на Неговата благодат, кое е во

состојба да изградува и да ви даде наследство
меѓу сите осветени. 33Сребро, злато или
облека, не посакав од никого. 34Самите знаете
дека овие раце им послужија на моите потреби
и на оние кои беа со мене. 35Во сѐ ви покажав
дека така треба да се трудите и да им помагате
на немоќните, и да си спомнувате на зборовите
на Господ Исус, како што рече Самиот Тој:
'Поблажено е да се дава, отколку да се
прима.'"
36Кога го рече тоа, клекна на колена и се
помоли со сите нив. 37Тогаш сите заплакаа
гласно, и паднаа во прегратката на Павле и
топло го целиваа, 38нажалени најмногу од
зборот што го рече дека веќе нема да го видат
неговото лице. И го испратија до коработ.

### Од Малта до Ерусалим

21 Кога се одделивме од нив и отпловивме,
дојдовме право во Кос, а следниот ден
на Родос и оттаму во Патара. 2И кога најдовме
кораб, што тргнуваше за Феникија, влеговме
во него, и отпловивме. 3А кога го здогледавме
Кипар, го оставивме одлево и отпловивме кон
Сирија; и слеговме во Тир, зашто таму коработ
требаше да се растовари. 4И кога ги најдовме
учениците, останавме таму седум дена. Тие,
вдахновени од Духот, му зборуваа на Павле да
не оди горе во Ерусалим. 5И кога завршија тие
дни, заминавме оттаму и го продолживме
нашето патување, а тие сите нѐ испратија, со
жените и децата надвор од градот; а откако на
брегот клекнавме и се помоливме, се
збогувавме едни со други. 6Тогаш ние влеговме
во коработ, а тие се вратија во своите домови.
7Завршувајќи го пловењето од Тир,
стигнавме во Птолемаида, каде што ги
поздравивме браќата и останавме со нив еден
ден. 8А на следниот ден отпатувавме и
дојдовме во Цезареја и влеговме во куќата на
евангелистот Филип, кој беше еден од
седумтемина, и останавме кај него. 9Тој имаше
четири ќерки девици, кои пророкуваа.
10Бидејќи престојувавме таму многу дни,
дојде од Јудеја еден пророк, по име Агаб. 11И
кога дојде кај нас, го зеде Павловиот појас, си
ги врза рацете и нозете, и рече: "Светиот Дух
го вели ова: 'Човекот, чиј е овој појас, Евреите

во Ерусалим ќе го врзат вака и ќе го предадат
во рацете на неевреите'."
[12]Кога го чувме тоа, и ние и тамошните
жители го молевме да не оди горе во
Ерусалим. [13]Тогаш Павле одговори: "Што
правите? Зошто плачете и ми го кинете
срцето? Јас сум готов не само да бидам врзан,
туку и да умрам во Ерусалим за името на
Господ Исус." [14]И бидејќи не можевме да го
наговориме, ние замолкнавме и рековме:
"Нека биде Господовата волја!"
[15]По тие денови се приготвивме и тргнавме
горе кон Ерусалим. [16]Со нас тргнаа и некои
ученици од Цезареја и нè одведоа кај некојси
Мнасон, Кипранин, дамнешен ученик, за да
бидеме негови гости.

**Павле пристига во Ерусалим**

[17]Кога стигнавме во Ерусалим, браќата нè
примија радосно. [18]На идниот ден Павле отиде
со нас кај Јаков, а сите старешини беа
присутни. [19]И откако ги поздрави, им раскажа
едно по едно сè што Бог, преку неговата
служба, направи меѓу неевреите.
[20]А кога го чуја тоа, Го прославија Бог и му
рекоа: "Гледаш, брате, колку илјади верници
има меѓу Евреите, и сите се грижат за Законот;
[21]а за тебе се известени дека сите Евреи, кои се
меѓу народите, ги поучуваш да отстапат од
Мојсеј, велејќи им да не ги обрежуваат своите
деца, ниту да живеат според обичаите. [22]И
така, што сега!? Бездруго ќе чујат дека си
дошол. [23]Затоа направи како што ќе ти
кажеме: меѓу нас има четворица мажи кои се
заветувале; [24]земи ги и исчисти се заедно со нив
и плати за нив да си ги избричат главите. Така
сите ќе дознаат дека нема ништо од она, што
чуле за тебе, и дека и самиот го исполнуваш
Законот. [25]А за неевреите, кои поверувале,
решивме и им пишавме: да се воздржуваат од
нешта жртвувани на идоли, од крв, од задавено
и од блудство."
[26]Тогаш Павле ги зеде со себе тие мажи, и на
следниот ден, откако се исчисти со нив заедно,
влезе во Храмот и објави завршување на
деновите на исчистувањето, кога за секој од
нив ќе биде принесена жртва.

**Бунтот и Павловото фаќање во Храмот**
27А кога седумте денови речиси завршија,
Евреите од Азија, откако го забележаа во
Храмот, го разбунтуваа целиот народ и го
фатија, 28викајќи: "Израелци, помагајте! Овој е
човекот кој насекаде ги учи сите против
нашиот народ, против Законот и против ова
место! Освен тоа, воведе и Грци во Храмот и
така го оскверни ова свето место!" 29Имено,
тие порано во градот го имаа видено
ефешанецот Трофим со него и мислеа дека
Павле го вовел во Храмот.
30И целиот град се разбранува и народот се
собра, го фатија Павле и го извлекоа надвор од
Храмот, па веднаш ги затворија вратите. 31А
кога сакаа да го убијат, дојде глас до
заповедникот на четата дека целиот Ерусалим
е разбунтуван. 32Овој, пак, веднаш зеде војници
и стотници и дотрча до нив. Кога ги видоа
заповедникот и војниците, тие прекратија да го
тепаат Павле.
33Тогаш заповедникот му се приближи, го
фати и заповеда да го врзат во двојни вериги и
распрашуваше кој е и што сторил. 34Едни од
толпата викаа едно, а други друго и бидејќи од
викотницата не можеше ништо веродостојно
да дознае, заповедникот заповеда да го одведат
во тврдината. 35А кога беше на скалите,
војниците мораа да го кренат на раце поради
насилничките постапки на толпата; 36зашто
многу народ одеше по него и викаше: "Убијте
го!"

**Павловата одбрана пред Евреите**

37И кога требаше да го воведат во тврдината,
Павле му рече на заповедникот: "Смеам ли да
ти кажам нешто?"
Овој пак рече: "Знаеш ли грчки? 38Да не си
ти оној Египќанец, кој пред некое време
побуни и одведе во пустината четири илјади
мажи убијци?"
39А Павле одговори: "Јас сум Евреин од
Тарс, од Киликија, граѓанин на познатиот град,
и те молам да ми одобриш да му се обратам на
народот!"
40И кога му дозволи, Павле застана на
скалите и му мавна со рака на народот. А кога
настана голема тишина, проговори на еврејски
јазик и рече:

22 ”Мажи, браќа и татковци! Чујте ја
мојата одбрана”
2Кога чуја дека им говори на еврејски јазик,
се смирија уште повеќе.
И рече: 3”Јас сум Евреин, роден во
Киликиски Тарс, израснат во овој град,
воспитан при Гамалиеловите нозе, научен
строго според законот на нашите татковци,
оддаден на Бог, како и сите вие денес. 4Го
гонев овој Пат до смрт; и врзував и предавав во
зандани мажи и жени, 5како што може да
посведочи за мене врховниот свештеник со
сите старешини. Од нив примив и писма за
браќата во Дамаск, каде одев за да ги приведам
врзани во Ерусалим и оние, кои беа таму, за да
бидат казнети.

**Павловото сведоштво за своето обраќање**

6Кога одев и наближив до Дамаск, одеднаш,
околу пладне, ме осветли голема светлина од
небото. 7Паднав ничкум на земјата и чув глас
како ми зборува: ’Савле, Савле, зошто Ме
гониш?’
8А јас одговорив: ’Кој си ти, Господине?’
И ми рече: ’Јас сум Исус Назареќанецот,
Кого ти Го прогонуваш.’ 9А оние кои беа со
мене, ја видоа светлината, но не го чуја гласот
што ми зборуваше.
10Тогаш реков: ’Што да правам, Господи?’
А Господ ми рече: ’Стани и оди во Дамаск и
таму ќе ти се каже сè што ти е определено да
правиш!’ 11И бидејќи не можев да гледам од
болскотот на светлината, оние што беа со мене
ме поведоа за рака и така дојдовме во Дамаск.
12А некојси Ананиј, благочестив маж според
Законот, за кого сведочеа добро сите тамошни
Евреи, 13дојде кај мене, ми се доближи и рече:
’Брате Савле, прогледај!’ И јас во истиот миг
погледав во него.
14А тој рече: ’Богот на нашите татковци
однапред те определил да ја познаеш Неговата
волја, да Го видиш Праведникот и да го чуеш
гласот од Неговата уста, 15зашто ќе Му бидеш
сведок пред сите луѓе за она што си видел и
чул. 16А што се двоумиш сега? Стани, крсти се
и измиј се од своите гревови, повикувајќи го
Господовото име.’

**Павле испратен кај неевреите**

[17]Кога пак се вратив во Ерусалим и кога се
молев во Храмот, [18]Го видов како ми вели:
'Побрзај и излези бргу од Ерусалим, зашто
нема да го примат твоето сведоштво за Мене!'
[19]А јас реков: 'Господи, тие знаат дека јас ги
затворав и ги тепав по синагогите оние кои
веруваа во Тебе; [20]и кога се пролеваше крвта
на Твојот сведок Стефан, и јас стоев таму,
одобрував и ги чував облеките на оние што го
убиваа.'
[21]А тој ми рече: 'Оди, зашто ќе те испратам
далеку, меѓу нееврејските народи!'

**Павле пред римскиот суд**

[22]Тие го слушаа до тој збор, а тогаш извикаа со
силен глас: "Тргнете го од земјата таквиот,
зашто не треба да живее!"
[23]Додека тие викаа така, ги кинеа своите
облеки и фрлаа прав во воздухот,
[24]заповедникот нареди да го одведат во
тврдината, велејќи да го испитаат со камшик,
за да дознае зошто викаат така против него.
[25]А кога го испружија и го врзаа со ремени,
Павле му рече на стотникот кој стоеше таму:
"Зар смеете да камшикувате римски граѓанин,
и тоа неосуден?"
[26]Кога стотникот го чу тоа, отиде и го
извести заповедникот, велејќи: "Што ќе
сториш? Овој човек е римски граѓанин!"
[27]Тогаш заповедникот дојде кај него и му
рече: "Кажи ми, навистина ли си римски
граѓанин?"
А тој рече: "Да!"
[28]Заповедникот одговори: "Јас го добив тоа
граѓанство за голема сума."
Павле рече: "А јас се родив со него."
[29]И веднаш отстапија од него тие што сакаа
да го испитуваат. Заповедникот исто така се
уплаши кога дозна дека тој е римски граѓанин,
зашто го беше врзал.
[30]Утредента, сакајќи да знае точно зошто
Евреите го обвинуваат, го ослободи, и
заповеда да се соберат првосвештениците и
целиот Совет, па го доведе долу Павле и го
постави пред нив.

**Павле пред Големиот совет**

23 А Павле погледна втренчено кон
Советот и рече: "Мажи, браќа, јас
живеев со наполно чиста совест пред Бог до
овој ден." 2Тогаш врховниот свештеник Ананиј
им нареди на оние што стоеја до него да го
удрат по устата. 3Притоа Павле му рече: "Бог
ќе те удри тебе, варосан ѕиду! И ти седиш за да
ми судиш според Законот, а заповедаш да ме
тепаат спротивно на Законот!"
4А оние што стоеја наоколу рекоа: "Божјиот
врховен свештеник ли го навредуваш?"
5А Павле рече: "Не знаев, браќа, дека е
врховен свештеник; зашто е напишано: 'Не
зборувај лошо за началникот на својот народ!'
6Кога Павле сфати дека дел од нив се
садукеи, а другите фарисеи, извика во Советот:
"Мажи, браќа, јас сум фарисеј, син на фарисеј;
ме судат заради надежта и воскресението на
мртвите." 7Кога го рече тоа, настана расправа
меѓу фарисеите и садукеите, и собирот се
подели; 8зашто садукеите велат дека нема
воскресение, ни ангел, ни дух, а фарисеите го
признаваат сето тоа.
9И така, настана голема врева. А некои од
закониците на фарисејската група станаа и се
препираа, велејќи: "Не наоѓаме никакво зло
кај овој човек, можеби му зборувал дух или
ангел." 10И бидејќи расправијата стана
жестока, заповедникот се исплаши да не го
растргнат Павле, па ѝ заповеда на војската да
слезе и да го грабне од нивната средина, и да го
одведе во тврдината.
11Следната ноќ Господ застана пред него и
му рече: "Биди храбар! Онака како што
сведочеше сериозно за Мене во Ерусалим, така
треба да сведочиш и во Рим."

**Заговор против Павле**

12А кога се раздени, Евреите сковаа заговор и
се заколнаа дека не ќе јадат, ниту пијат, додека
Павле не биде убиен. 13Беа повеќе од
четириесетмина, кои учествуваа во заговорот.
14Тие дојдоа кај првосвештениците и
старешините и им рекоа: "Се обврзавме со
свечена заклетва дека нема да вкусиме ништо
додека не го убиеме Павле. 15Затоа сега вие,
заедно со Советот, поднесете му барање на

заповедникот да го доведе долу кај вас, божем
сакате поточно да го испитате неговото дело, а
ние сме готови да го убиеме пред да се
приближи."
16 Но синот на Павловата сестра чу за
заседата, отиде и влезе во тврдината и му јави
на Павле.
17 А Павле повика еден од стотниците и му
рече: "Одведи го момчево кај заповедникот,
зашто има да му соопшти нешто!" 18
Стотникот го зеде и го одведе кај
заповедникот и рече: "Затвореникот Павле ме
викна и ме замоли да го доведам кај тебе ова
момче, зашто имало нешто да ти каже."
19 Тогаш заповедникот го зеде за рака, се
повлече со него насамо и го праша: "Што
имаш да ми соопштиш?"
20 А момчето рече: "Евреите се договорија да
те замолат да го одведеш утре Павле долу, во
Советот, божем сакаат поточно да се
распрашаат за него. 21 Но немој да ги
послушаш, зашто го демнат повеќе од
четириесет нивни луѓе, кои се заколнаа да не
јадат, ниту да пијат, додека не го убијат. И сега
се подготвени, само го чекаат твоето
ветување."
22 Тогаш заповедникот го пушти момчето и
му нареди: "Не кажувај никому, дека ме
извести за ова."
23 И повика двајца од стотниците, и им рече:
"Пригответе двесте војници, седумдесет
коњаници и двесте стрелци, за да тргнат за
Цезареја во третиот час на ноќта.
24 Пригответе и добиток, за да го качат Павле и
да го одведат безбедно до управителот
Феликс!"
25 И напиша писмо со следнава содржина:

26 "Клавдиј Лисиј, до угледниот управител
Феликс. Поздрав!
27 Кога овој човек го фатија Евреите и сакаа
да го убијат, јас дојдов со војската и го
извлеков, бидејќи дознав дека е Римјанин.
28 Сакајќи да ја испитам причината за која го
обвинуваат, го доведов долу во нивниот
Совет. 29 И најдов дека го обвинуваат заради
спорни прашања од нивниот Закон, но дека
нема никаква вина која заслужува смрт или

окови. [30]А кога ме известија дека се
подготвува заговор против овој човек,
веднаш го испратив кај тебе, а
обвинителите ги упатив да кажат, пред
тебе, што имаат против него."

[31]Тогаш војниците, според дадената им
заповед, го зедоа Павле и го одведоа ноќе во
Антипатрис, [32]а утредента ги оставија
коњаниците да одат со него, а тие се вратија во
тврдината. [33]И кога влегоа во Цезареја, му го
врачија писмото на управителот и му го
претставија и Павле. [34]А тој кога го прочита
писмото, го праша од која област е, и дозна
дека е од Киликија, [35]па му рече: "Ќе те
ислушам кога ќе дојдат и твоите обвинители."
И заповеда да го чуваат во Иродовата палата.

**Во Цезареја**

**24** А по пет дена врховниот свештеник
Ананиј, слезе со неколку старешини и со
некојси говорник Тертул, па истапија пред
управителот против Павле. [2]И кога го повикаа,
Тертул почна да го обвинува, велејќи: "Голем
мир уживаме благодарение на твоите реформи
и со твојата промисленост многу нешта се
поправија кај народов; [3]тоа, ние, честити
Феликсе, со секаква благодарност го
признаваме на секој начин и на секое место.
[4]Но, за да не те задржувам повеќе, те молам да
нè ислушаш накратко со твоето трпение.
[5]Еве, најдовме дека овој човек е вистинска
невола, дека предизвикува препирки меѓу сите
Евреи по целиот свет и дека е водач на
назарејската секта. [6]Се обиде да го оскверни и
Храмот. Ние го фативме и сакавме да му
судиме според нашиот Закон, [7]но дојде
заповедникот Лисиј, со голема сила, и го
грабна од нашите раце, [8]и заповеда неговите
обвинители да дојдат кај тебе. Ако го
испрашуваш самиот, ќе можеш да го дознаеш
од него сето она за кое ние го обвинуваме."
[9]А Евреите потврдија дека е така.
[10]А кога управителот му даде знак да
зборува, Павле одговори: "Бидејќи знам дека
многу години си му судија на народов, јас, од сè
срце, ќе зборувам во своја одбрана. [11]Ти самиот
можеш да дознаеш дека нема повеќе од

дванаесет дена, откако отидов горе во
Ерусалим, на поклонение, [12]и не ме најдоа ни
во Храмот, ни во синагогите, ниту во градот
како се расправам со некого или го бунтувам
народот, [13]а не можат ни тебе да ти го докажат
она заради што ме обвинуваат сега. [14]Но тебе
ти признавам дека според Патот, кого тие го
нарекуваат секта, така Му служам на Богот на
нашите татковци, верувајќи во сè што е според
Законот и Пророците, [15]и дека се надевам во
Бог, како и самите овие дека ќе има
воскресение на праведните и неправедните.
[16]Затоа и самиот се трудам секогаш да имам
чиста совест и пред Бог и пред луѓето.

[17]По многу години дојдов да му донесам
милостина на својот народ и да принесам
жртви, [18]при што ме најдоа, исчистен во
Храмот, без народ и без врева. Но имаше
некои Евреи од Азија, [19]кои требаа да излезат
пред тебе и да ме обвинат, ако имаа нешто
против мене. [20]Или овие сами нека кажат
каква неправда најдоа во мене, кога стоев пред
Советот, [21]освен ако се работи за оваа изјава
што ја извикав гласно, стоејќи меѓу нив:
'заради воскресението на мртвите ме судите
денес!'"

[22]Тогаш Феликс, кој мошне добро го
познаваше Патот, го одложи нивното дело,
велејќи: "Кога ќе дојде заповедникот Лисиј, ќе
го решам вашето дело." [23]А на стотникот му
заповеда да го чуваат Павле, но да му даваат
извесна слобода и да не му бранат никому од
неговите да му доаѓаат и да му служат.

**Феликс и Друзила**

[24]А по неколку денови дојде Феликс со жена си
Друзила, која беше Еврејка, го повика Павле и
ги слушаше неговите зборови за верата во
Христос Исус. [25]А кога зборуваше за
праведноста, за воздржувањето и за идниот
суд, Феликс се уплаши и одговори: "Сега оди
си! А кога ќе најдам време, пак ќе те викнам."
[26]Меѓутоа, истовремено се надеваше дека
Павле ќе му даде пари и затоа почесто го
викаше и разговараше со него.

[27]А кога поминаа две години, Порциј Фест го
наследи Феликс. Сакајќи да им угоди на
Евреите, Феликс го остави Павле во окови.

### Павле пред Фест

**25** А кога Фест пристигна во покраината,
по три дни, од Цезареја отиде горе во
Ерусалим, 2каде што првосвештениците и
еврејските првенци истапија пред него против
Павле, и го молеа, 3барајќи услуга против него,
да го спроведе во Ерусалим (поставувајќи
заседа, да го убијат на патот). 4Но, Фест во
одговор рече дека Павле ќе биде задржан во
Цезареја, каде што и тој самиот набргу ќе
отиде. 5"Затоа", рече тој, "влијателните меѓу
вас нека слезат со мене, и ако е виновен во
нешто тој човек, нека го обвинат."
6Откако слезе во Цезареја, се задржа меѓу
нив осум до десет дена, и веќе следниот ден
седна во судот и заповеда да го доведат Павле.
7А кога тој дојде, го опкружија Евреите, кои
дојдоа од Ерусалим, и изнесоа против него
многу тешки обвиненија, кои не можеа да ги
докажат; 8а Павле во своја одбрана велеше:
"Со ништо не се огрешив ни против јудејскиот
Закон, ни против Храмот, ниту против
цезарот."
9Но Фест, сакајќи да им угоди на Евреите, му
одговори на Павле и рече: "Сакаш ли да
отидеш горе, во Ерусалим, и да ти се суди таму
за ова пред мене?"
10А Павле рече: "Стојам пред цезаревиот суд
- каде што треба да бидам суден. На Евреите
не им сторив никаква неправда, како што и ти
самиот многу добро знаеш. 11Ако сум пак
виновен, или ако направив нешто што
заслужува смрт, не одбивам да умрам. Но, ако
нема ништо од она за што овие ме обвинуваат,
никој не може да ме предаде на нив. Се
повикувам на цезарот."
12Тогаш Фест поразговара со својот совет и
одговори: "Се повика на цезарот, кај цезарот и
ќе одиш."

### Пред Агрипа и Бернис

13Кога поминаа неколку денови, царот Агрипа
и Бернис дојдоа во Цезареја, за да го поздрават
Фест. 14И бидејќи таму се задржаа повеќе
денови, Фест го изнесе пред царот Павловото
дело: "Феликс остави еден човек во занданата,
15против кого, кога бев во Ерусалим, истапија
првосвештениците и еврејските старешини и
бараа да го осудам.

16 Јас им одговорив дека не е вообичаено да
погубат некого, пред обвинетиот да се соочи со
своите обвинители, и да добие можност да се
брани од обвинението. 17 И така, кога тие
дојдоа тука заедно, јас на другиот ден, без
никакво одлагање, седнав во судот и заповедав
да го доведат човекот. 18 Обвинителите, кои
стоеја околу него, подигнаа против него
обвиненија, но не такви какви што очекував,
19 туку имаа против него некои препирки за
нивната религија и за некојси Исус, Кој умрел,
а за кого Павле тврдеше дека е жив. 20 А јас, не
знаејќи што да правам во врска со тоа, го
прашав дали сака да оди во Ерусалим, за да му
се суди таму за тоа. 21 Но, бидејќи Павле се
повика на Августовата одлука, да биде
задржан до неговото решение, заповедав да го
држат додека не го испратам кај цезарот."
22 Тогаш Агрипа му рече на Фест: "И јас би
сакал да го ислушам тој човек."
А тој рече: "Ќе го чуеш утре."
23 И така, утредента, кога Агрипа и Бернис
дојдоа величествено и влегоа во судницата,
заедно со заповедниците и со најугледните луѓе
во градот; по заповед на Фест го доведоа
Павле, 24 и тогаш Фест рече: "Цару Агрипа и
сите вие господа што сте тука! Погледнете го
овој, заради кој мнозина Евреи нагрвалија врз
мене во Ерусалим и тука, викајќи дека тој не
треба повеќе да живее. 25 Но, јас најдов дека не
направил ништо што заслужува смрт, и бидејќи
тој самиот се повика на Август, решив да го
испратам кај него. 26 За човеков, пак, немам
ништо видливо да му напишам на господарот и
затоа го изведов пред вас, а најмногу пред тебе,
цару Агрипа, за да имам што да напишам по
испитувањето, 27 зашто ми се чини неразумно
да биде испратен окован човек, а да не бидат
соопштени обвиненијата против него."

## Павловата одбрана пред Агрипа

**26** Тогаш Агрипа му рече на Павле: "Ти се
дозволува да зборуваш за себе."
А Павле ја испружи раката и почна да
зборува во своја одбрана: 2 "Цару Агрипа, се
чувствувам среќен што можам да се бранам
денес пред тебе, од сè што ме обвинуваат
Евреите, 3 дотолку повеќе, што ти добро ги

познаваш јудејските обичаи и нивните
препирки. Затоа те молам да ме ислушаш со
трпение.
[4]Каков беше мојот живот од младини, што
го поминав првин меѓу својот народ во
Ерусалим, тоа го знаат сите Евреи, [5]зашто ме
познаваат од почетокот, ако сакаат да
посведочат, дека живеев како фарисеј, според
најдоследната секта на нашата религија. [6]Сега
стојам пред судот заради надежта во
ветувањето што Бог им го даде на нашите
татковци, [7]а за кое нашите дванаесет племиња
се надеваат дека ќе го постигнат, служејќи
постојано ноќе и дење. Заради таа надеж, цару,
Евреите ме обвинуваат. [8]Зошто вие сметате
дека е неверојатно, ако Бог воскреснува мртви?
[9]И јас мислев дека треба да вршам многу
нешта против името на Исус од Назарет; [10]што
и го чинев во Ерусалим; не само што ги
затворав со овластување од првосвештениците,
туку и се согласував кога ги убиваа. [11]И
многупати ги мачев во сите синагоги и ги
принудував да хулат; и прекумерно разјарен
против нив, ги гонев и по далечните градови."

**Павле му проповеда на царот Агрипа**
(Дела 9:1-19; 22:6-16)

[12]"Кога за тоа патував во Дамаск, со власт и
задача од првосвештениците, [13]на сред бел ден,
цару, на патот видов светлина од небото,
посилна од сончевиот болскот, која нè осветли
мене и оние што патуваа со мене; [14]и кога сите
паднавме наземи, чув глас кој ми зборуваше на
еврејски јазик: 'Савле, Савле, зошто Ме
прогонуваш? Тешко ти е да клоцаш против
остен!'
[15]А јас реков: 'Кој си Ти Господине?'
Господ рече: 'Јас сум Исус, Кого Ти го
прогонуваш. [16]Но стани и застани на своите
нозе, зашто затоа ти се јавив, за да те назначам
за служител и за сведок, како за ова што го
виде, така и за она во кое ќе ти се објавам;
[17]избавувајќи те од луѓето и од народите, кај
кои те праќам, [18]за да им ги отвориш очите, да
се одвратат од темнината кон светлината, од
сатанската власт кон Бог, за да примат
проштавање на гревовите и наследство меѓу
осветените преку вера во Мене.'

[19]Затоа, цару Агрипа, не му се спротивив на
небесното видение; [20]туку им објавив прво во
Дамаск, потоа во Ерусалим и по целата Јудеја,
а и на неевреите, дека треба да се покајат и да
се обрнат кон Бог, вршејќи дела достојни за
покајание. [21]Затоа Евреите ме фатија во
Храмот и се обидоа да ме убијат. [22]Но со
помошта што ја добив од Бог тука сум до
денешен ден и им сведочам и на мало и на
големо, не зборувајќи ништо друго освен она
што пророците и Мојсеј рекоа дека ќе се
збидне: [23]дека Христос ќе настрада и дека, како
прв воскреснат од мртвите, ќе им навести
светлина и на евреите и на неевреите."
[24]А кога го изнесе тоа во своја одбрана, Фест
му рече со силен глас: "Бладаш, Павле!
Многубројните книги те довеле до лудило!"
[25]А Павле рече: "Не сум луд, честит Фесте,
туку зборувам вистински и разумни зборови,
[26]зашто и царот, кому му зборувам слободно,
знае за тоа. Имено, не верувам дека му е
непознато нешто од ова, зашто ова не се
збидна во некој агол. [27]Им веруваш ли, царе
Агрипа, на пророците? Знам дека им
веруваш!"
[28]А Агрипа му рече на Павле: "Уште малку,
па ќе ме убедиш да станам христијанин!"
[29]А Павле рече: "Би Го молел Бог, порано
или подоцна, не само ти, туку и сите, кои ме
слушаат денес, да станете такви каков што сум
и јас, само без овие окови."
[30]Тогаш станаа царот и управителот, Бернис,
како и сите што седеа со нив, [31]се повлекоа и
зборуваа меѓу себе, велејќи: "Овој човек не
прави ништо што заслужува смрт или окови."
[32]А Агрипа му рече на Фест: "Овој човек
можеше да биде ослободен, ако не се беше
повикал на цезарот."

**Пловидбата за Италија**

**27** А кога беше решено да отпловиме за
Италија, му ги предадоа Павле и некои
други затвореници на еден стотник од
Августовата чета, по име Јулиј. [2]Влеговме во
еден адрамитски кораб, кој требаше да плови
по азиски приморски места и испловивме; со
нас беше Аристарх, Македонец од Солун.
[3]Следниот ден пристигнавме во Сидон, а

Јулиј, кој постапуваше љубезно со Павле, му
дозволи да отиде кај своите пријатели, за да се
погрижат за него. [4]А кога тргнавме оттаму,
пловевме близу до Кипар, зашто ветровите беа
спротивни. [5]Откако го препловивме морето
покрај брегот на Киликија и Памфилија,
стигнавме во Ликиска Мира. [6]Таму стотникот
најде еден александриски кораб што пловеше
за Италија, и нè префрли во него. [7]Повеќе
денови пловевме бавно и одвај стигнавме
спроти Книд; бидејќи ветрот ни пречеше да
доплловиме таму, пловевме покрај Крит, спроти
Салмона. [8]Пловејќи со мака покрај брегот,
стигнавме до едно место, наречено "Добри
Пристаништа", близу кое беше градот Ласеја.
[9]Но кога помина многу време, а пловењето
веќе беше опасно, зашто и постот веќе беше
минал, Павле ги советуваше [10]велејќи им:
"Мажи, гледам дека пловењето ќе биде опасно
и за здравјето и за животот и со голема загуба
не само за товарот и коработ, туку и за нашите
животи." [11]Но стотникот повеќе им веруваше
на кормиларот и на сопственикот на коработ,
отколку на Павловите зборови. [12]Бидејќи
пристаништето не беше згодно за зимување,
мнозинството реши да се отплови оттаму, за да
се стигне, ако е некако можно, до критското
пристаниште Феникс, кое гледа кон југ и
северозапад, и таму да се презими.

**Бура**

[13]А кога дувна благ јужен ветар, помислија
дека можат да ја остварат својата намера, ја
дигнаа котвата и запловија крај Крит.
[14]Но набргу потоа, од Крит задува бурен
ветар, наречен евракило; [15]и кога го зафати
коработ, кој не можеше да му се противставува
на ветрот, им се предадовме на брановите кои
нè носеа. [16]Кога поминувавме заштитени од
едно островче, кое се вика Клавда, одвај
можевме да го задржиме чунот, [17]а кога го
подигнаа на коработ, употребија јажиња и го
приврзаа за коработ. Но, плашејќи се да не
заринкаат во Сирт, ја спуштија котвата и така
беа носени натаму. [18]Следниот ден додека
бевме силно фрлани од бурата, почнаа да го
исфрлаат товарот; [19]а на третиот ден со свои
раце ја исфрлија опремата од коработ.

[20]Бидејќи повеќе денови не се покажаа ни
сонцето ниту ѕвездите, а силната бура не
попушташе, најпосле исчезна секоја надеж
дека ќе се спасиме.
[21]А по долго нејадење, Павле застана сред
нив и рече: "Мажи, требаше да ме послушате и
да не тргнуваме од Крит, и ќе бевме
поштедени од оваа мака и штета. [22]А сега ве
советувам да бидете бодри, зашто ниеден
живот од вас нема да биде изгубен, освен
коработ. [23]Зашто ангел од Бог, Кому Му
припаѓам и Кому Му служам, застана до мене
ноќеска, [24]и рече: "Не плаши се, Павле! Ти
треба да излезеш пред цезарот, и еве, Бог ти ги
подари сите, кои пловат со тебе." [25]Затоа,
мажи, бидете бодри! Зашто Му верувам на
Бог, дека ќе биде така како што ми е кажано.
[26]Но, треба да бидеме исфрлени на некој
остров."
[27]А кога настапи четиринаесеттата ноќ,
откако бевме терани таму-ваму по Јадранското
Море, околу полноќ, морнарите ни навестија
дека се приближуваме до некое копно. [28]И
мереа и најдоа дваесет фати длабочина. Малку
потаму го фрлија пак и најдоа петнаесет фати.
[29]Плашејќи се да не удрат во гребените,
спуштија четири котви од задниот дел на
коработ и чекаа да се раздени. [30]А кога
морнарите сакаа да побегнат од коработ и го
спуштија чунот во морето, под изговор дека
сакаат да ги спуштат котвите од предниот дел
на коработ, [31]Павле им рече на стотникот и на
војниците: "Ако овие не останат на коработ,
вие не можете да се спасите!" [32]Тогаш
војниците ги пресекоа јажињата на чунот и го
оставија да падне.
[33]А пред разденување, Павле ги молеше сите
да јадат и рече: "Денес е четиринаесеттиот ден
како чекате и поминувате без јадење, не
каснувајќи ништо. [34]Затоа ве молам да јадете,
зашто тоа е за ваше избавување. Ниеден од вас
нема да загуби ни влакно од главата." [35]И кога
го рече тоа зеде леб и Му заблагодари на Бог
пред сите, го раскрши и почна да јаде. [36]И сите
се охрабрија, па и самите јадеа. [37]А во коработ
бевме вкупно двесте седумдесет и шест души.
[38]Откако се наситија, го олеснија коработ,
исфрлајќи го житото во морето.

**Бродолом**

[39]А кога се раздени, не ја препознаа земјата, но
забележаа еден залив со достапен брег и
решија таму да го насочат коработ, ако е тоа
можно. [40]Ги одврзаа котвите и ги спуштија во
морето, ги разлабавија и јажињата на
кормилата и го кренаа предното едро спроти
ветрот, и пловеа кон брегот. [41]А кога удрија во
еден гребен, од двете страни заплискуван од
морето, заринкаа, така што предниот дел се
вглави цврсто и остана неподвижен, а задниот
дел се кршеше од силата на брановите.
[42]Војниците, пак, наумија да ги убијат
затворениците, за да не исплива некој и да
побегне. [43]Но стотникот, сакајќи да го спаси
Павле, ја спречи нивната намера, и заповеда
најнапред да скокнат оние што знаат да
пливаат, и да излезат на копното, [44]а другите,
кој на штици, кој на каков-годе предмет од
коработ. И стана така што сите излегоа на
копното.

**На Малта**

**28** А кога се спасивме, дознавме дека
островот се вика Малта. [2]Месните
жители ни укажаа необична љубезност;
запалија оган и нè примија сите, поради дождот
што паѓаше и поради студот. [3]А кога Павле
собра куп гранки и ги стави во огнот, излезе
змија, гонета од жештината, и му се впи во
раката. [4]Месните жители, кога видоа дека
змијата му виси на раката, си велеа еден на
друг: "Овој човек, без сомнение, е убиец кој се
спасил од морето, но правдата не го остава да
живее." [5]Но тој ја истресе змијата во огнот и
не му стана ништо лошо. [6]А тие очекуваа тој
да отече или одеднаж да падне мртов. Откако
чекаа долго, видоа дека не му се случи никакво
зло, го сменија своето мислење и рекоа дека е
бог.
[7]А околу тоа место се наоѓаше имотот на
управителот на островот, по име Публиј, кој нè
прими и љубезно се грижеше за нас три дена.
[8]И се случи таткото на Публиј да лежи болен
од треска и дизентерија. Павле влезе кај него,
се помоли, ги положи рацете на него и го
исцели. [9]По тој настан и други болни од
островот доаѓаа и беа исцелувани. [10]Тие ни

искажаа и многу почести, а при заминувањето
нѐ снабдија со сѐ што ни беше нужно.

## Од Малта до Рим

11 По три месеци отпловивме со еден
александриски кораб, што беше презимил на
островот и носеше знак "Близнаци". 12 И кога
стигнавме во Сиракуза, останавме таму три
дни, 13 а оттаму пловејќи заобиколивме и
стигнавме во Регија. По еден ден дувна јужен
ветар, а утредента пристигнавме во Потиоли,
14 каде што најдовме браќа, кои нѐ замолија да
останеме кај нив седум дена. Потем тргнавме
кон Рим. 15 Откако браќата, чуја за нас, ни
излегоа во пресрет до Апиевиот форум и до
Трите крчми. Кога Павле ги виде, Му
заблагодари на Бога и се охрабри. 16 Штом
влеговме во Рим, на Павле му беше дозволено
да живее сам, со војник кој го чуваше.

## Павловата проповед во Рим

17 А по три дни, Павле ги повика еврејските
првенци и кога се собраа, им рече: "Браќа
мажи, иако не сторив ништо против својот
народ, ниту против татковските обичаи, мене
сепак во Ерусалим ме предадоа како
затвореник во рацете на Римјаните, 18 кои кога
ме испитаа, сакаа да ме пуштат, зашто во мене
немаше никаква вина што би заслужувала
смрт. 19 Но бидејќи Евреите се спротивија на
тоа, бев принуден да се повикам на цезарот, но
не дека имав нешто да го обвинам својот
народ. 20 Ете, затоа ве замолив да дојдете, да ве
видам и да ви позборувам, зашто заради
надежта на Израел сум окован во овие
вериги."

21 А тие му рекоа: "Ние не примивме никакви
писма за тебе од Јудеја, ниту ни дојде некој од
браќата да нѐ извести или да рече нешто лошо
за тебе. 22 Но мислиме дека би било добро да
чуеме од тебе што мислиш, зашто ни е познато
дека насекаде зборуваат против оваа секта."

23 И откако го определија денот, мнозина од
нив дојдоа таму каде што тој престојуваше. И
од утро до вечер тој им излагаше за Божјото
царство со докази и ги уверуваше за Исус од
Мојсеевиот Закон и од пророците. 24 Едни беа
уверени во тоа што зборуваше, а другите не

веруваа. 25Бидејќи не беа сложни меѓу себе,
почнаа да се разотидуваат. На заминување
Павле им ги кажа уште зборовите: "Добро им
рече Светиот Дух на вашите татковци, преку
пророкот Исаија, 26велејќи:

'Оди кај овој народ и кажи му:
ќе слушате и не ќе разбирате;
ќе гледате и нема да видите;
27зашто закорави срцето на овие луѓе
и со ушите тешко слушаат,
а своите очи ги затворија
за да не гледаат со очите
и да не слушаат со ушите,
да не разбираат со срцето,
за да не се обратат и да не ги исцелам.'

28Затоа, да знаете дека ова Божјо спасение им
е испратено на неевреите, и тие ќе го чујат!"
29Кога го рече тоа, Евреите си отидоа,
препирајќи се многу меѓу себе.
30А тој остана цели две години во својот стан
под наем, ги примаше сите кои му доаѓаа;
31навестувајќи го Божјото царство и
поучувајќи за Господ Исус Христос наполно
слободно и непречено.

# Посланието на Јаков

1 Јаков, слуга на Бог и на Господ Исус
Христос, ви испраќам поздрави на
дванаесетте раштркани племиња.

**Молитва со вера**

2Сметајте дека е вистинска радост, браќа мои,
кога ќе се сретнете со разни испитувања,
3знаејќи дека од испитувањето на вашата вера
произлегува истрајност! 4А од истрајноста -
совршено дело, за да бидете совршени и
целосни, без нешто да ви недостига. 5Но ако
некому од вас му недостига мудрост, нека ја
бара од Бога, Кој им дава на сите изобилно и
без прекор - и ќе му биде дадена. 6Но нека бара
со вера, без никакво сомнение, зашто оној кој
се сомнева е сличен на морски бран кого

ветрот го крева и го тера. [7]Таквиот човек нека
не мисли дека ќе прими нешто од Господ,
[8]зашто човекот кој се двоуми е непостојан на
сите свои патишта.
[9]Бедниот брат нека се фали со својата
возвишеност, [10]а богатиот со својата
понизност, бидејќи ќе помине како цветот на
тревата. [11]Зашто сонцето изгрева со припек и
ја овенува тревата, па нејзиниот цвет окапува и
исчезнува убавината на нејзиниот изглед. Така
и богатиот ќе овене во своите стремежи.

### Истрајност во испитувањата

[12]Блажен е човекот кој истрајува во
испитувањата, зашто откако ќе биде докажан,
ќе го прими венецот на животот што Бог им го
вети на оние што Го љубат.
[13]Никој, кој се наоѓа во искушение, да не
рече: "Бог ме искушува." Зашто, Бог не може
да биде искушуван од зло, и Тој Самиот никого
не искушува. [14]Туку, секој е искушуван кога го
влече и го мами неговата сопствена похота. [15]А
откако ќе зачне похотата, таа раѓа грев, а
извршениот грев раѓа смрт.
[16]Не мамете се, мили мои браќа. [17]Секое
добиено добро и секој совршен дар, доаѓаат
озгора, и слегуваат од Таткото на светлините,
кај Кого нема промена, ниту трага од промена.
[18]Тој нè роди според Својата волја, преку
словото на вистината, за да бидеме првнина
меѓу Неговите созданија.

### Извршувајте го словото

[19]Знајте го ова, мили мои браќа: секој нека
биде брз во слушањето, а бавен во
зборувањето и бавен за гнев, [20]зашто
човековиот гнев не ја исполнува Божјата
праведност. [21]Затоа отфрлете од себе секаква
нечистота, и сè што останало од злобата, и
примете го со кроткост во вас всаденото Слово
кое може да ги спаси вашите души.
[22]И бидете извршители на Словото, а не
само слушатели кои се мамат себеси. [23]Зашто,
кој го слуша Словото, а не го исполнува,
прилега на човек, кој го гледа своето
сопствено лице во огледало, [24]па откако ќе се
погледне и замине, веднаш заборава каков бил.
[25]А кој ќе се загледа во совршениот закон,

законот на слободата и остане во него, не како
заборавлив слушател, туку како делотворен
извршител, тој ќе биде блажен во она што го
врши.
[26]Ако некој мисли дека е религиозен, а не го
зауздува својот јазик, туку го мами своето срце,
неговата религија е безвредна. [27]Ова е чиста и
неизвалкана религија пред Бога и Таткото: да
се посетуваат сираците и вдовиците кога се во
нивната невола, и да се биде неосквернет од
светот.

### Почит кон другите

**2** Браќа мои, имајте вера во нашиот славен
Господ Исус Христос и не бидете
пристрасни! [2]Зашто ако на вашиот собир дојде
човек со златен прстен и со убава облека, а
влезе и сиромав во валкана облека, [3]и му
укажете посебно внимание на оној во убавата
облека, и му речете: "Ти седни тука на убаво
место!" а на сиромавиот му речете: "Ти стој
таму!" или "Седни долу до моите нозе", [4]не
правите ли разлики меѓу себе и така станувате
судии со зли мисли?
[5]Послушајте, мили мои браќа, не ги избра ли
Бог оние кои се сиромаси во очите на светот,
за да бидат богати во верата и наследници на
Царството кое им го ветил на оние кои Го
љубат? [6]А вие го презревте сиромавиот! Не се
ли богатите тие што ве угнетуваат и ве влечат
по судови? [7]Не го хулат ли тие возвишеното
име со кое сте наречени?
[8]Ако пак го исполнувате царскиот закон,
според Писмото: "Љуби го својот ближен како
самиот себе!"- добро правите. [9]Но ако сте
пристрасни, правите грев и законот ве осудува
како престапници. [10]Бидејќи кој го запазува
целиот закон, а се сопне само во едно, станува
виновен за сè. [11]Зашто Оној Кој рекол: "Не
врши прељуба!" рекол и : "Не убивај!" Ако не
вршиш прељуба, а убиеш, стануваш
престапник на законот.
[12]Така зборувајте и така постапувајте како
луѓе кои ќе бидат судени според законот на
слободата. [13]Зашто осудата ќе нема милост
спрема оној кој не покажал милост. Милоста
слави победа над осудата.

**Вера без дела е мртва**
14Каква е ползата, браќа мои, ако некој рече
дека има вера, а нема дела? Може ли таквата
вера да го спаси? 15Ако некој брат или сестра
се без облека и имаат потреба од секојдневна
храна, 16па некој од вас им рече: "Одете си во
мир, стоплете се и наситете се!", а не им го
даде она што им е потребно за телото, каква е
ползата од тоа? 17Така е и со верата: ако нема
дела, мртва е сама по себе.
18Впрочем, некој ќе рече: ти имаш вера, а јас
имам дела; покажи ми ја својата вера без дела,
а јас ќе ти ја покажам верата преку моите дела.
19Ти веруваш дека има само еден Бог. Добро
правиш! И демоните веруваат и трепераат.
20Сакаш ли да разбереш, о суетен човеку,
дека верата без дела е бесплодна? 21Нашиот
татко Авраам не беше ли оправдан преку
делата кога го принесе својот син Исак на
жртвеникот? 22Гледате дека верата
соработуваше со неговите дела, и преку делата
верата стана совршена, 23и така се исполни
Писмото, кое вели: "Авраам Му поверува на
Бог, и тоа му се припиша за праведност, и
беше наречен Божји пријател." 24Ете човекот
се оправдува преку дела, а не единствено преку
вера.
25Исто така и блудницата Рааб, не се оправда
ли преку дела, кога ги прими гласниците и кога
ги испрати по друг пат? 26Зашто, како што
телото без дух е мртво, така и верата без дела
е мртва.

**Внимавај на јазикот**

3 Не станувајте, браќа мои, мнозина од вас
учители, бидејќи знаеме дека ќе бидеме
построго осудени за тоа. 2Зашто сите ние
грешиме на разни начини. Ако некој не греши
во зборувањето, тој е совршен човек, способен
да го заузда и целото свое тело.
3На коњите им ставаме узда во устата за да
ни се покоруваат, па можеме да управуваме со
целото нивно тело. 4Ете, и корабите, иако се
толку големи и ги гонат силни ветрови, со нив
управува кормиларот со многу мало кормило,
каде што ќе посака. 5Така и јазикот е мал
орган од телото, но се фали со големи работи.
Ете како мал оган запалува голема шума! 6И

јазикот е оган, самиот свет на беззаконието;
јазикот се наоѓа меѓу нашите органи како
таков кој го осквернува целото тело и,
потпален од пеколот, го запалува нашиот
животен тек.
7Зашто, секаков вид ѕверови и птици, лазачи
и морски животни се скротува и бил скротуван
од човечкиот род, 8но никој не може да го
скроти јазикот, тоа нескротливо зло, полно со
смртоносен отров.
9Со него Го благословуваме нашиот Господ
и Татко, и со него ги проколнуваме луѓето кои
се создадени според подобието Божјо. 10Од
иста уста излегуваат благослови и клетви.
Браќа, тоа не смее да биде така. 11Тече ли од
извор со ист отвор слатка и горчлива вода?
12Може ли, браќа мои, смоквата да роди
маслинки, или лозата смокви? Ни солениот
извор не може да даде слатка вода.

**Вистинската мудрост доаѓа од Бог**

13Кој е меѓу вас мудар и разумен? Со доброто
поведение нека ги покаже своите дела во
мудра кроткост. 14Ако пак во своето срце
имате горчлива завист и соперништво, не
гордејте се со тоа и не извртувајте ја
вистината! 15Тоа не е мудрост која слегува
озгора, туку е земна, душевна, демонска;
16зашто каде што има завист и соперништво,
таму владее безредие и секакво зло.
17А мудроста која доаѓа озгора, пред сѐ е
чиста, потоа мирољубива, блага, разумна,
полна со милост и добри плодови,
непоколеблива и нелицемерна. 18А семето, чиј
плод е праведност се сее во мир преку
миротворците.

**Предупредувања против љубов спрема светот**

**4** Од каде се војните и од каде се караниците
меѓу вас? Не доаѓаат ли од вашите похоти
што војуваат во вашите органи? 2Посакувате а
немате, та затоа убивате. Завидливи сте и не
можете да добиете; затоа се борите и војувате.
Немате затоа што не барате. 3Барате, но не
добивате, зашто барате со лоши цели, за да го
трошите на вашите похоти.
4Прељубници, не знаете ли дека
пријателството со светот е непријателство

спрема Бог? И така, кој сака да му биде
пријател на светот, Му станува непријател на
Бог. [5]Или, мислите ли дека Писмото напразно
вели: "до ревност копнее за духот кој Го всели
во нас?" [6]Но Тој дава поголема благодат.
Затоа вели:

"Бог им се противи
на горделивите,
а на понизните
им дава благодат."

[7]Затоа покорете Му се на Бог, а противставете
му се на ѓаволот и тој ќе побегне од вас.
[8]Приближете се кон Бог, и Тој ќе се приближи
кон вас; исчистете ги рацете, вие грешници, и
очистете ги срцата, вие луѓето што се
двоумите! [9]Бидете нажалени, тагувајте и
плачете; вашата смеа нека се претвори во тага,
а радоста во жалост! [10]Понизете се пред
Господ, и Тој ќе ве возвиши!

**Внимателност спрема критикувањето**

[11]Не зборувајте еден против друг, браќа; оној
кој зборува против својот брат или го суди
својот брат, зборува против законот и го суди
законот. А ако го судиш законот, не си
извршител на законот, туку негов судија. [12]Има
само еден Законодавец и Судија, Оној Кој
може да спаси и да погуби. А кој си ти што го
осудуваш ближниот?

**"Ако Господ даде"**

[13]Чујте сега вие, кои велите: "Денес или утре
ќе отидеме во тој и тој град и таму ќе останеме
една година, ќе тргуваме и ќе спечалиме",
[14]вие, кои не знаете што ќе биде утре. Вие сте
пареа која се јавува за кратко и потоа
исчезнува. [15]Наместо да велите: "Ако Господ
даде, ќе живееме и ќе направиме ова или она",
[16]вие се фалите со својата горделивост. Секоја
таква фалба е зла. [17]И така, кој знае да прави
добро, а не го прави, чини грев.

**Предупредување до богатите**

**5** Ајде сега, вие богатите, плачете и
лелекајте за неволите што идат на вас.
[2]Вашето богатство изгни и молците ја изедоа

вашата облека. 3Вашето злато и сребро
'рѓосаа, а нивната 'рѓа ќе биде сведоштво
против вас и како оган ќе ги голтне вашите
тела. Вашето богатство го натрупавте во
последните денови. 4Ете, заработката на
работниците кои ги ожнаа вашите ниви, што
вие им ја задржавте, и викотниците на
жетварите дојдоа до ушите на Господ над
Војските. 5На земјата живеевте раскошно и
разуздано; ги згоивте своите срца како за ден
на клање. 6Го осудивте, го убивте праведникот,
а тој не ви се противи.

**Поттик за трпение**

7И така, имајте трпение, браќа, до Господовото
доаѓање! Ете, земјоделецот го чека
скапоцениот род од земјата, чека трпеливо
додека не ги добие раните и доцните дождови.
8Чекајте трпеливо и вие, зацврстете ги своите
срца, зашто близу е Господовото доаѓање. 9Не
роптајте, браќа, еден против друг, за да не
бидете осудени; ете, Судијата стои пред врата.
10Како пример за страдањата и долгата
трпеливост земете ги, браќа, пророците кои
зборуваа во Господовото име. 11Ете, блажени
ги нарекуваме оние кои истрајаа. Чувте за
трпението на Јоб, и видовте како Господ го
заврши тоа; зашто Господ е полн со милост и
сочувство.
12А пред сè, браќа мои, не заколнувајте се ни
во небото, ни во земјата, ниту со некаква друга
заклетва! Туку вашето "да", да биде "да", а
вашето "не" - "не", за да не паднете под осуда.
13Страда ли некој меѓу вас, нека се моли.
Весел ли е некој, нека пее псалми. 14Боледува
ли некој меѓу вас? Нека ги повика
старешините на црквата, тие нека се помолат
над него и нека го помазат со миро во името на
Господа, 15а молитвата со вера, ќе го исцели
болниот и Господ ќе го крене, и ако направил
гревови, ќе му бидат простени. 16И така,
исповедајте си ги гревовите еден на друг и
молете се еден за друг, за да оздравите!
Делотворната молитва на праведникот има
голема сила.
17Илија беше човек ист како и ние, и искрено
се помоли да нема дожд, и не падна дожд на
земјата три години и шест месеци. 18И пак се

помоли, па небото истури дожд и земјата го
даде својот плод. 19Браќа мои, ако некој меѓу
вас скршне од вистината и ако некој го врати,
20нека знае дека оној кој ќе врати грешник од
неговиот погрешен пат, ќе ја спаси неговата
душа од смрт и ќе покрие многу гревови.

# Првото послание на Петар

1 Петар, апостол на Исус Христос, до
избраните кои живеат како новодојдени,
раштркани по Понт, Галатија, Кападокија,
Азија и Битинија, 2одбрани според
провидението на Бог Таткото, преку
осветувањето на Духот, за послушност и
попрскување со крвта на Исус Христос: да ви
се множат благодатта и мирот.

**Вредноста на страдањата за небото**

3Благословен да е Бог, Таткото на нашиот
Господ Исус Христос, Кој по Својата голема
милост нè роди одново за жива надеж, преку
воскресението на Исус Христос од мртвите, 4за
нераспадливо и неизвалкано наследство, кое не
венее, запазено на небесата за вас, 5кои сте
зачувани со Божјата сила, преку верата, за
спасение, готово да се открие во последно
време. 6А за ова радувајте се многу, иако сега
за кратко можеби бевте на мака од разни
испитувања, 7та вредноста на вашата вера, која
е поскапоцена од пропадливо злато, кое се
испробува во оган, да се покаже за пофалба,
слава и чест, при откровението на Исус
Христос, 8Кого Го љубите иако не сте Го
виделе, во Кого верувате, иако сега не Го
гледате, и се радувате со неискажлива радост
полна со слава, 9постигнувајќи ја целта на
својата вера: спасение на душите.

10Ова спасение го истражуваа и го испитуваа
пророците, кои пророкуваа за благодатта што
требаше да дојде. 11Тие испитуваа на кого и на
какво време посочуваше Христовиот Дух, Кој
беше во нив, кога однапред навестуваше за

Христовите страдања и за идната слава. [12]Ним
им беше откриено дека не си служеа себеси,
туку вам, со овие нешта што сега ви ги објавија
преку оние кои ви го проповедаа Евангелието
преку Светиот Дух кој беше испратен од
небото, нешта во кои ангелите копнеат да
наѕрат.

**Поттик кон светост**

[13]Затоа, соберете си го умот, бидете трезвени,
утврдете ја вашата надеж целосно во
благодатта која ќе ви биде донесена при
откровението на Исус Христос. [14]Како
послушни чеда, не сообразувајте се според
некогашните похоти што ги имавте за време
на незнаењето, [15]туку како и Светиот Кој ве
повика, бидете и самите свети во сето свое
поведение, [16]зашто е напишано: "Бидете свети,
бидејќи Јас сум свет."
[17]И ако Го нарекувате Татко Оној Кој
непристрасно го суди секој поединец според
делата, поминете го со страхопочит времето на
својот животен пат, [18]знаејќи дека не сте
откупени со распадливи нешта, како сребро
или злато, од својот суетен живот што го
имате наследено од вашите претци, [19]туку со
скапоцената крв на Христос како невино и
чисто Јагне, [20]Кој навистина беше
предопределен пред создавањето на светот, а
се јави во овие последни времиња заради вас;
[21]кои преку Него верувате во Бог Кој Го
воскресна од мртвите и Му даде слава, та
вашата вера и вашата надеж да бидат во Бога.
[22]Бидејќи ги исчистивте вашите души во
послушност спрема вистината, за нелицемерно
братољубие, сакајте се искрено еден друг од сè
срце, [23]зашто сте новородени не од распадливо
семе, туку од нераспадливото живо и вечно
Божјо слово. [24]Зашто "секое тело е како трева
и сета негова слава како цвет од трева: тревата
венее и цветот отпаѓа, [25]а Господовиот збор
останува во вечни векови." Тоа е зборот, кое
ви беше проповедано како Евангелие.

**Божјиот народ**

**2** И така, оставајќи ги настрана секоја злоба
и секаква измама, лицемерство, завист и
сите клевети, [2]како новороденчиња, копнејте

по духовното, вистинско млеко на словото, па
со него да пораснете за спасението, [3]ако сте
вкусиле дека Господ е добар.
[4]Пристапувајќи Му Нему како на жив камен,
Кого луѓето Го отфрлија, но Кој е од Бог
избран и скапоцен, [5]и вие самите, како живи
камења, изградувајте се како духовен дом, за
свето свештенство, за да принесувате духовни
жртви, прифатливи за Бог, преку Исус
Христос. [6]Зашто вака стои во Писмото:

"Еве, поставувам на Сион
Камен темелник,
одбран и скапоцен,
и кој верува во Него,
нема да се засрами."

[7]Оваа скапоценост, значи, е за вас кои
верувате, а за оние кои не веруваат:

"Каменот,
што го отфрлија ѕидарите,
стана камен темелник"

[8]и

"камен за сопнување
и карпа за соблазнување",

тие се сопнуваат, бидејќи му се непокорни на
словото, за што се и определени.
[9]А вие сте избран род, царско свештенство,
свет народ, кој Му припаѓа на Бог, за да ги
прогласите доблестите на Оној Кој ве повика
од темнината во Својата чудесна светлина.
[10]Вие кои некогаш не бевте народ, сега сте
Божји народ; вие кои некогаш не добивте
милост, сега сте помилувани.
[11]Мили мои, ве молам, како туѓинци и
новодојдени, да се воздржувате од телесните
похоти, кои војуваат против душата.
[12]Однесувајте се примерно меѓу многубошците,
токму во она за што ве клеветат како
злосторници; така што врз основа на вашите
добри дела, кога ќе ги видат, да Го прославаат
Бог во денот на посетата.
[13]Заради Господ, покорувајте ѝ се на секоја
човечка власт: било на царот, како владетел,

[14]било на управителите, како негови пратеници
пратени од Него да ги казнуваат
злосторниците, а да ги пофалуваат оние кои
прават добро! [15]Зашто ова е Божја волја:
правејќи добро, да го замолкнете незнаењето
на неразумните луѓе. [16]Дејствувајте како
слободни и не употребувајте ја слободата како
оправдување на злото, туку користете ја како
Божји слуги! [17]Почитувајте ги сите, негувајте
братољубие, бојте се од Бог, почитувајте го
царот!

**Почит спрема властите**

[18]Слуги, покорувајте им се на своите господари
со целосна почит, но не само на добрите и
кротките, туку и на суровите! [19]Зашто тоа се
цени, ако заради својата совест пред Бог, човек
трпи и тагува кога неправедно страда. [20]Инаку,
каква е пофалбата ако трпите кога ве
казнуваат за вашите престапи? Но, ако
страдате и трпите кога правите добро, тоа е
благодат пред Бога. [21]Зашто за тоа сте
повикани, бидејќи и Христос страдаше за вас и
ви остави пример, та и вие да врвите по
Неговите стапки.

> [22]Тој не направи грев
> и не се најде измама
> во Неговата уста.

[23]Тој, Кој беше навредуван, не возвраќаше со
навреда; кога страдаше - не се закануваше,
туку се предаде Себеси на Оној Кој суди
праведно. [24]Тој Сам во Своето тело ги понесе
нашите гревови на дрвото, та ние, умирајќи за
гревот, да живееме за праведноста; преку
Неговите рани се исцеливте. [25]Зашто талкавте
како овци, но сега се вративте кај Пастирот и
Чуварот на вашите души.

**Совети за сопружниците**

**3** Така и вие, жени, бидете им покорни на
своите мажи, та ако некои не му бидат
послушни на словото, да бидат придобиени без
зборови, преку поведението на своите жени,
[2]кога ќе го видат вашето непорочно и чесно
поведение. [3]Вашето украсување да не биде
надворешно: во плетење на косата, во китење

со златен накит или во раскошно облекување,
[4]туку во скриената личност во срцето, во
нераспадливиот украс на кроткиот и тивок дух,
што е од голема вредност пред Бога. [5]Зашто
така некогаш се украсуваа светите жени кои се
надеваа во Бог, и им се покоруваа на своите
мажи, [6]како што Сара му беше послушна на
Авраам и го нарекуваше господар, а вие сте
нејзини ќерки, кога правите добро, немајќи
страв од ништо.
[7]А и вие, мажи, живејте во слога со жените
како со послаб сад и искажувајќи им почит
како на сонаследнички на благодатта на
животот, за да не бидат спречувани вашите
молитви.

**Благословот од страдање заради праведност**

[8]На крајот, бидете сите едномислени,
сочувствителни, братољубиви, љубезни и
понизни; [9]не враќајте зло за зло или навреда за
навреда, туку, напротив, благословувајте,
бидејќи повикани сте токму за тоа, за да
наследите благослов. [10]Зашто

"кој сака да го љуби животот
и да види добри денови,
нека си го воздржува јазикот
од зло и усните од измама;
[11]нека е скраја од злото
и нека прави добро,
нека бара мир
и нека се стреми кон него;
[12]зашто Господовите очи
бдеат над праведниците
и Неговите уши ја слушаат
нивната молитва,
а Господовото лице
е против оние кои вршат зло."

[13]И кој ќе ви напакости, ако покажувате
ревност за доброто? [14]А ако и страдате заради
праведноста, блажени сте! "Не вознемирувајте
се и не плашете се од нивните закани," [15]туку
прославувајте Го во своите срца Христос како
Господ, секогаш готови да му одговорите на
секој што бара одговор за надежта која е во
вас, но со кроткост и страхопочит, [16]имајте
добра совест, та оние кои го навредуваат

вашето добро поведение во Христос, да се
посрамат за она за што ве клеветат. [17]Зашто
подобро е, ако е по Божјата волја да страдате
правејќи добро, отколку правејќи зло. [18]Зашто
и Христос умре за гревовите еднаш засекогаш,
Праведниот за неправедните, за да може да нè
одведе кај Бог; убиен во телото, но оживеан во
духот; [19]во кој отиде и им проповедаше на
духовите, кои се сега затворени, [20]кои некогаш
беа непокорни, кога Божјото трпение ги
чекаше во Ноевото време, додека се градеше
ковчегот, во кој само неколкумина, односно
осум души, се спасија преку водата. [21]Во
согласност со овој приказ, сега крштавањето
ве спасува, кое не е отстранување на телесната
нечистотија, туку е покажување на добра
совест спрема Бог, преку воскресението на
Исус Христос, [22]Кој Му е оддесно на Бог,
откако отиде на небото каде Му се потчинија и
ангелите и властите и силите.

4 И така, бидејќи Христос настрада за нас во
телото, вооружете се и вие со истата цел -
зашто оној кој настрадал во тело прекинал со
гревот, [2]та преостанатото време на животот,
во телото, да не го поминете според човечките
похоти, туку според Божјата волја, [3]бидејќи
доволно е тоа што во минатото ги
спроведувавте желбите на многубошците
трчајќи по сладострастие, похоти, пијанство,
гозби, пијанки и гнасно идолопоклонство.
[4]Затоа сега и се чудат дека вие не трчате со
нив во истата крајност на развратот, и затоа ве
клеветат. [5]Но тие ќе Му дадат сметка на Оној
Кој е готов да им суди на живите и на мртвите.
[6]За таа цел им беше проповедано Евангелието
и на оние кои се мртви, та иако тие се судени
во тело како луѓе да живеат во дух според Бог.

[7]А наближи крајот на сè. Затоа бидете
разумни и со трезвен дух во молитвите. [8]Пред
сè, имајте сесрдна љубов меѓу себе, зашто
љубовта покрива многу гревови. [9]Бидете
гостољубиви еден спрема друг, без негодување.
[10]Бидејќи секој од вас добил дар, користете го
во служба еден на друг како добри управители
на многукратната Божја благодат. [11]Ако некој
говори, нека зборува како да се Божји зборови;
ако некој служи, нека служи како со силата
која Бог ја дава, за во сите работи да се

прослави Бог преку Исус Христос, Кому Му
припаѓаат славата и власта во сите векови.
Амин.

**Верниците не треба да се срамат**

[12]Мили мои, не чудете се на огнеото
испитување што се појави меѓу вас, за да ве
испита, небаре ви се случува нешто необично,
[13]туку, радувајте се дека соучествувате во
Христовите страдања, за да можете да се
радувате и веселите при откровението на
Неговата слава. [14]Блажени сте ако ве напаѓаат
заради Христовото име, зашто тогаш Духот на
славата и Божјиот Дух почива врз вас. [15]Никој
од вас да не страда како убиец, или крадец, или
злосторник или како оној што се меша во туѓи
работи; [16]но, ако страда како христијанин, да
не се срами, туку да Го слави Бог со тоа име,
[17]зашто време е судот да почне од Божјиот
дом, а ако почнува прво од нас, каков ли ќе им
биде крајот на оние кои не му се покоруваат на
Божјото Евангелие? [18]И

"ако праведникот
одвај се спасува, што ќе стане
со безбожникот и грешникот?"

[19]Затоа и оние кои страдаат по Божја волја, да
Му ги доверат своите души на верниот
Создател, правејќи добро.

**Поттик за старешините**

**5** Затоа старешините меѓу вас ги
поттикнувам јас кој сум и самиот
старешина и сведок на Христовите страдања и
учесник во славата која ќе се открие: [2]пасете
го Божјото стадо, кое е меѓу вас и
надгледувајте го, не со принуда, туку
доброволно, како што Бог сака; не со желба за
нечесна печалба, туку со искрено срце; [3]и не
како да господарите над такви кои ви се
доверени, туку бидете му пример на стадото.
[4]А кога ќе се појави Врховниот Пастир, ќе
примите венец на слава, што не венее.

**Завршни упатства**

[5]Така и вие помладите, покорувајте им се на
старешините. А сите, препашете се со

понизност еден спрема друг, зашто

"Бог им се противи на горделивите,
а на понизните им дава благодат."

6И така, понизете се под моќната Божја
рака, за да ве возвиши во погодно време. 7И
секоја своја грижа фрлете ја на Него, зашто
Тој се грижи за вас.
8Бидете со трезвен дух и бдејте: вашиот
противник, ѓаволот, обиколува како лав што
рика, барајќи некого да го проголта.
9Спротивете му се, цврсти во верата, знаејќи
дека истите страдања им се случуваат и на
вашите браќа по светот.
10А откако ќе претрпите уште малку, Бог на
секоја благодат, Кој ве повика во Христос кон
Својата вечна слава, Самиот ќе ве усоврши, ќе
ве потврди, зајакне и утврди. 11Нека има власт
во сите векови. Амин!
12По Силван, нашиот верен брат, каков што
го сметам, ви го напишав ова накратко, за да
ве поттикнам и да ви посведочам дека ова е
вистинска Божја благодат, во која цврсто
стоите.
13Поздрави ви праќа црквата од Вавилон,
која е избрана заедно со вас, како и мојот син
Марко. 14Поздравете се еден со друг со целив
на љубов. Мир вам кои сте во Христос.

# Второто послание на Петар

1 Симон Петар, слуга и апостол на Исус
Христос, до оние кои преку праведноста на
нашиот Бог и Спасител, Исус Христос, ја
примија истата скапоцена вера како и ние: 2да
ви се множат благодатта и мирот во
познавањето на Бог и Исус, нашиот Господ.

**"Големите и скапоцени ветувања"**

3Неговата божествена сила ни подари сè што
ни е потребно за животот и побожноста, преку
вистинското познавање на Оној Кој нè повика

преку Својата сопствена слава и доблест, [4]со
што ни се подарени Неговите скапоцени и
величествени ветувања, та преку нив да
станете соучесници во божествената природа,
откако се отргнавте од расипаноста, која
преку похотата владее во светот; [5]токму
заради ова, вложете ја сета своја сила, и
исполнете ја својата вера со доблест, а
доблеста со знаење; [6]а знаењето со
самоконтрола; а самоконтролата со трпение; а
трпението со побожност; [7]а побожноста со
братољубие; а братољубието со љубов.
[8]Зашто, ако го имате сето тоа и ако тоа се
умножува, не сте бескорисни, ниту бесплодни
во познавањето на нашиот Господ Исус
Христос, [9]но, оној кој го нема тоа, е слеп или
кусоглед, зашто заборавил дека е исчистен од
своите минати гревови.

[10]Затоа, браќа, трудете се уште повеќе да го
зацврстите вашето призвание и избор. Имено,
ако го правите тоа, никогаш нема да се
сопнете. [11]Зашто така во изобилство ќе ви се
даде влегувањето во вечното Царство на
нашиот Господ и Спасител Исус Христос.

[12]Затоа ќе гледам секогаш да ве потсетувам
за овие работи, иако вие ги знаете и сте
зацврстени во вистината што ја имате. [13]Но
сметам дека имам право, додека сум во ова
телесно живеалиште, да ве поттикнувам со
потсетување, [14]зашто знам дека наскоро ќе го
оставам моето земно живеалиште, како што
јасно ми стави до знаење нашиот Господ Исус
Христос. [15]А ќе настојувам вие, и по моето
заминување, секогаш да си спомнувате за ова.

### Цврсто пророчко слово

[16]Впрочем, кога ви ги објавивме силата и
доаѓањето на нашиот Господ Исус Христос,
ние не одевме по лукаво измислени сказни,
туку бевме очевидци на Неговото величество.
[17]Зашто кога Тој прими од Бог Таткото чест и
слава, од величествената слава Му дојде овој
глас: "Овој е Мојот возљубен Син, Кој е по
Мојата волја", [18]а ние го чувме тој глас кој
дојде од небото, кога бевме со Него на светата
гора.

[19]И така, имаме поцврсто пророчко слово; а
вие правите добро што внимавате на него,

како на светило што свети во темно место,
додека не осамне денот и ѕвездата Деница не
болсне во вашите срца. [20]Но знајте го пред сè
ова: ниедно пророштво во Писмото не е од
нечие сопствено толкување, [21]зашто никогаш
ниту едно пророштво не потекнува од човечка
волја, туку луѓе поттикнати од Светиот Дух
зборувале од Бога.

**Предупредување против лажни учители**

2 Но се јавија и лажни пророци кај народот,
како што ќе има и меѓу вас лажни учители,
кои тајно ќе внесуваат погубни ереси и ќе Го
порекнуваат Господарот Кој ги откупил,
навлекувајќи врз себе брза погибел. [2]И
мнозина ќе тргнат по нивната разузданост,
заради кои ќе се зборува лошо за патот на
вистината. [3]И во лакомство ќе ве
искористуваат со измислени зборови, но
нивната осуда одамна е изречена и нивната
гибел не дреме.

[4]Зашто ако Бог не ги поштеди ангелите кои
згрешија, туку ги фрли во мрачните бездни и
ги предаде да бидат чувани за суд; [5]и ако не го
поштеди стариот свет, туку го зачува Ное,
проповедникот на правдата, со уште седум
души, кога сурна потоп врз безбожниот свет;
[6]и ако ги осуди на пропаст градовите Содом и
Гомора и ги претвори во пепел, и ги постави за
пример на идните безбожници; [7]и ако го избави
праведниот Лот, кого го мачеше развратниот
живот на беззакониците [8](зашто овој
праведник, живеејќи меѓу нив, ја измачуваше
секојдневно својата праведна душа, гледајќи ги
и слушајќи ги нивните беззаконски дела), [9]тоа
значи дека Господ знае како да ги избави
побожните од искушенија, и неправедните да
ги држи по казна до денот на судот; [10]а особено
оние кои одат по осквернувачките похоти на
телото и ја презираат власта.

Како дрски и своеволни луѓе, тие не треперат
кога ги хулат величијата, [11]додека ангелите,
кои се поголеми по сила и моќ, не изговараат
хулна осуда против нив пред Господ.

[12]А овие, како неразумни животни, кои се по
природа определени да бидат ловени и
истребувани, хулат на она што не го знаат, и
самите ќе загинат како што гинат животните,

[13]со што ќе им се плати за нивните недела.
Тие го сметаат развратниот живот дење
како задоволство; валкани и срамни се тие, кои
се честат и наслaдуваат во своите измами кога
се гостат со вас, [14]а нивните очи се полни со
прељуба и не престануваат да грешат; ги
заведуваат незацврстените души; срцето им е
навикнато на лакомство; тие се проколнати
деца. [15]Оставајќи го вистинскиот пат заблудија,
и тргнаа по патот на Балаам, синот на Беор,
кој посака неправедна плата, [16]но прими
прекор за својот престап, зашто немо магаре
проговори со човечки глас и го спречи
безумството на пророкот.
[17]Тие се безводни извори и облаци терани од
ветрот; на кои им е наменета црната темнина.
[18]Зашто со тоа што дрдорат благозвучни,
суетни зборови, ги мамат преку телесните
наслади оние кои одвај се оттргнале од оние кои
живеат во заблуда; [19]им ветуваат слобода, а
самите ѝ робуваат на расипаноста, бидејќи од
она со кое човекот е надвладеан, на тоа и му
робува. [20]Зашто ако се оттргнаа од световната
расипаност оние со вистинското познавање на
Господ и Спасителот Исус Христос и се
заплеткуваат во неа и се надвладеани, тогаш
ова последново им е полошо од првото.
[21]Имено, за нив би било подобро да не го
познаваа патот на праведноста, отколку, откако
го познаа, да се одвратат од светата заповед која
им е предадена. [22]Ним им се случува она што го
вели потврдената поговорка: "Песот се враќа
на својата блујавица" и "Избањатата свиња се
враќа да се валка во калта."

### Поттик кон непоколебливост

**3** Мили мои, ова е веќе второ писмо што ви
го пишувам, и го будам, преку
напомнување, вашиот чист разум, [2]за да си ги
спомните зборовите што однапред ги кажаа
светите пророци, и за заповедта на Господ и
Спасителот, која ви ја предадоа вашите
апостоли.
[3]Знајте го пред сè ова: во последните дни ќе
се јават подбивачи, кои со своето подбивање ќе
одат по сопствените похоти и ќе велат: [4]"Каде
е ветувањето за Неговото доаѓање? Зашто
откако починаа татковците сè стои така како

што е од почетокот на создавањето." [5]Кога
така сметаат, забораваат дека преку Божјото
слово небесата одамна постојат, и дека земјата
беше создадена од водата и преку водата,
[6]преку која тогашниот свет беше потопен со
вода, и така беше уништен. [7]А сегашните
небеса и земјата, со истото слово се запазени и
се чуваат за оган до денот на судот и погибелта
на безбожните луѓе.
[8]Но едно не смее да ви биде непознато, мили
мои: дека за Господ еден ден е како илјада
години, и илјада години се како еден ден.
[9]Господ не го забавува ветувањето, како што
некои мислат за тоа бавење, туку е трпелив
спрема вас, зашто не сака некој да загине, туку
сите да дојдат до покајание.
[10]А Господовиот ден ќе дојде како крадец.
Во тој ден небесата ќе поминат со голема
бучава, а состојките ќе бидат уништени и
земјата ќе изгори со сите нејзини дела.
[11]Бидејќи сето ова ќе се уништи така, какви
треба да бидете во светото поведение и
побожноста [12]вие кои го очекувате и
забрзувате доаѓањето на Божјиот ден, кога
запалените небеса ќе се распаднат, состојките
ќе се стопат со огромна жештина? [13]А ние,
според Неговото ветување, очекуваме нови
небеса и нова земја, каде суштествува
праведноста.
[14]Затоа, мили мои, бидејќи го очекувате ова,
погрижете се Тој да ве најде во мир,
неопоганети и непорочни. [15]А долгата
трпеливост на нашиот Господ сметајте ја како
спасение, како што и нашиот сакан брат Павле
ви напиша, според дадената му мудрост; [16]како
што и во сите негови посланија зборува за ова;
во нив има некои тешко разбирливи нешта,
кои неуките и незацврстените ги изопачуваат,
како, впрочем, и другите Писма, за своја
погибел.
[17]И така, вие, мили мои, кога го знаете ова
однапред, пазете се да не ве повлече со себе
заблудата на беззакониците и да не отпаднете
од својата непоколебливост, [18]туку растете во
благодатта и во познавањето на нашиот
Господ и Спасител Исус Христос. Слава Му
сега и до денот на вечноста!

# Првото послание на Јован

**1** Она што беше од почетокот, што го чувме,
што го видовме со своите очи, што го
гледавме и што го опипаа нашите раце, за
Словото на Животот - [2]тој живот се јави, а ние
Го видовме и сведочиме и ви го објавуваме
вечниот живот, Кој беше со Таткото и ни се
јави нам; [3]она што го видовме и чувме, тоа ви
го навестуваме и вам, та и вие да имате
општење со нас. А нашето општење е со
Таткото и со Неговиот Син Исус Христос.
[4]Ние ви го пишуваме ова, за да биде нашата
радост целосна.

**Живот во светлина**

[5]Ова е пораката што ја чувме од Него и што ви
ја објавуваме вам: Бог е светлина и во Него
нема никаква темнина. [6]Ако речеме дека
имаме општење со Него, а одиме во темнина,
лажеме и не ја вршиме вистината. [7]Ако пак
одиме во светлина, како што е Тој Самиот во
светлина, имаме општење еден со друг, и крвта
на Неговиот Син Исус Христос нè исчистува од
секој грев.

[8]Ако речеме дека немаме грев, се мамиме
самите себеси, и вистината не е во нас. [9]Ако ги
исповедаме своите гревови, Тој е верен и
праведен да ни ги прости гревовите и да нè
исчисти од секаква неправда. [10]Ако речеме
дека не сме згрешиле, Него Го правиме
лажливец, и Неговото слово не е во нас.

**2** Чеда мои, ова ви го пишувам за да не
грешите, а ако некој згреши, имаме
Застапник пред Таткото - Исус Христос,
Праведникот. [2]Тој е жртва за помирување на
нашите гревови, и не само на нашите, туку и на
гревовите на целиот свет.

**Сигурноста на верниците**
[3]И по тоа знаеме дека Го познаваме, ако ги
вршиме Неговите заповеди. [4]Оној кој вели: ”Го
знам”, а не ги врши Неговите заповеди,
лажливец е и вистината не е во него. [5]А кој го
врши Неговото слово, во него Божјата љубов
навистина стигнала до совршенство. Според
ова знаеме дека сме во Него: [6]оној кој вели
дека останува во Него, треба да живее, како
што живееше Тој.

**Поттик кон братска љубов**

[7]Мили мои, не ви пишувам нова заповед, туку
стара заповед што ја примивте од почетокот.
Старата заповед е словото што го чувте. [8]Но
сепак, ви пишувам нова заповед која е
вистинита и во Него и во вас, зашто темнината
поминува, а вистинската светлина веќе свети.
[9]Оној што вели дека е во светлината, а го
мрази својот брат, тој сè уште е во темнината.
[10]Оној кој го љуби својот брат останува во
светлината и кај него нема соблазна. [11]А оној
кој го мрази својот брат е во темнината и во
темнината живее и не знае каде оди, зашто
темнината му ги заслепила очите.
[12]Ви пишувам вам, чеда, бидејќи гревовите
ви се простени заради Неговото име.
[13]Ви пишувам вам, татковци, бидејќи Го
познавте Оној Кој беше од почетокот.
Ви пишувам вам, момчиња, бидејќи го
победивте злиот.
Ви напишав вам, деца, бидејќи Го познавте
Таткото.
[14]Ви напишав вам, татковци, бидејќи Го
познавте Оној Кој беше од почетокот.
Ви напишав вам, момчиња, бидејќи сте силни
и Божјото слово е во вас и бидејќи го
победивте злиот.

**Не љубете го светот**

[15]Не љубете го светот, ниту световните работи.
Ако некој го љуби светот, љубовта на Таткото
не е во него, [16]зашто сè што е во светот:
похотата на телото, похотата на очите и
суетната гордост на животот, не е од Таткото,
туку од светот. [17]Светот заминува, и неговата
похота, а оној кој ја извршува Божјата волја
останува во вечни векови.

**Ветувањето на вечниот живот**

[18]Чеда, настапи последен час, и како што имате
слушнато дека антихристот ќе дојде, еве уште
сега се јавија многу антихристи; по тоа знаеме
дека е последниот час. [19]Тие излегоа од нас, но
не беа од нас, зашто ако беа од нас, ќе останеа
со нас, туку излегоа затоа што требаше да се
покаже дека ниту еден од нив не е од нас.
[20]А вие имате помазание од Светиот и знаете
сè. [21]Не ви пишав како да не ја знаете
вистината, туку затоа што ја знаете и зашто
ниедна лага не е од вистината. [22]Кој е
лажливец, ако не оној кој одрекува дека Исус е
Христос? Антихрист е оној кој ги одрекува
Таткото и Синот! [23]А секој што Го одрекува
Синот, Го нема ни Таткото; кој Го признава
Синот, Го има и Таткото.
[24]Тоа што го чувте од почетокот нека остане
во вас. Ако остане во вас тоа што го чувте од
почетокот, и вие ќе останете во Синот и во
Таткото. [25]А ова е ветувањето што Тој Самиот
ни го вети: вечниот живот.
[26]Ова ви го пишав заради оние кои се
обидуваат да ве измамат. [27]А што се однесува
до вас, во вас останува помазанието што го
примивте од Него и немате потреба некој да ве
поучува, туку како што Неговото помазание ве
поучува за сè, и е вистинито и не е лага, и како
што Тој ве научи, така останете во Него.
[28]А сега, чеда, останете во Него, за да имаме
доверба кога ќе се јави Тој и за да не се
посрамотиме пред Него при Неговото доаѓање.
[29]Ако знаете дека Тој е праведен, знајте дека
секој кој врши праведност, е роден од Него.

**Докази за вистински верник**

**3** Гледајте каква љубов ни дарувал Таткото:
да се нарекуваме Божји деца. А тоа и сме!
Светот затоа и не нè познава нас, бидејќи не Го
позна Него. [2]Мили мои, сега сме Божји деца, и
уште не се откри што ќе бидеме. Но знаеме
дека кога Тој ќе се појави ќе Му бидеме
слични, зашто ќе Го гледаме онаков каков што
е. [3]И секој што ја има оваа надеж во Него, се
исчистува самиот, така како што е и Тој чист.
[4]Секој што врши грев, врши и беззаконие, а
гревот е беззаконие. [5]И знаете дека Тој се јави
за да ги отстрани гревовите, а во Него нема

грев. [6]Ниту еден кој останува во Него, не
греши. Ниту еден кој греши, не Го видел Него,
ниту Го познал.
[7]Чеда, никој да не ве мами. Кој чини
праведност, праведен е така како што е и Тој
праведен. [8]Кој чини грев, од ѓаволот е, зашто
ѓаволот греши од почетокот. Затоа се јави
Божјиот Син, за да ги разурне делата на
ѓаволот. [9]Ниту еден кој е роден од Бог не чини
грев, зашто Неговото семе е во него, и не
може да греши, бидејќи е роден од Бог. [10]По
ова се препознаваат Божјите чеда и ѓаволските
чеда: секој што не чини праведност не е од Бог,
ниту пак оној што не го љуби својот брат.

**Вистинска љубов на дело**

[11]Зашто ова е веста што ја чувте од почетокот:
да се љубиме еден со друг! [12]Не како Каин
којшто беше од злиот и го уби брата си. И
зошто го уби? Затоа што неговите дела беа
зли, а на брат му праведни. [13]Не чудете се,
браќа, ако светот ве мрази. [14]Ние знаеме дека
преминавме од смрт во живот, бидејќи ги
љубиме браќата. Оној кој не љуби, тој
останува во смртта. [15]Секој што го мрази
својот брат, е убиец, а знаете дека во ниеден
убиец нема вечен живот.
[16]Љубовта ја познаваме по тоа што Тој го
положи својот живот за нас; и ние сме должни
да ги положиме своите животи за браќата. [17]А
кој има световни блага и го види братот свој во
нужда, па го затвори своето срце пред него,
како може Божјата љубов да остане во него?
[18]Чеда, да не љубиме со збор или со јазик, туку
со дело и вистина. [19]По тоа ќе познаеме дека
сме од вистината, и ќе ги увериме своите срца
пред Него, [20]зашто кога нашето срце нè
осудува, Бог е поголем од нашето срце и знае
сè.
[21]Мили мои, ако срцето не нè осудува, имаме
доверба пред Бог, [22]и што и да побараме од
Него, добиваме затоа што ги пазиме Неговите
заповеди и го правиме тоа што Му е Нему по
волја. [23]А Неговата заповед е оваа: да веруваме
во името на Неговиот Син, Исус Христос, и да
се љубиме еден со друг, како што Тој ни
заповеда. [24]Оној кој ги пази Неговите заповеди,
останува во Него, а и Тој во него. А по ова

знаеме дека Тој е во нас: по Духот што ни Го
дал.

**Проверувајте ги духовите**

4 Мили мои, не верувајте му на секој дух,
туку проверувајте ги духовите за да видите
дали се од Бога, зашто многу лажни пророци
излегоа во светот. 2 По ова препознајте го
Божјиот Дух: секој дух кој исповедува дека
Исус Христос дојде во тело, е од Бог; 3 а секој
дух кој не Го признава Исуса, не е од Бог; тоа е
духот на антихристот, за кого сте чуле дека ќе
дојде, и сега е веќе во светот.
4 Чеда, вие сте од Бога и нив ги победивте,
зашто Оној Кој е во вас, поголем е од оној кој
е во светот. 5 Тие се од светот и затоа зборуваат
световно и светот ги слуша. 6 Ние сме од Бог.
Оној кој Го познава Бога, нѐ слуша нас, а оној
кој не е од Бог, не нѐ слуша нас. По тоа го
познаваме духот на вистината и духот на
заблудата.

**Бог е љубов**

7 Мили мои, да се љубиме еден со друг, зашто
љубовта е од Бог и секој кој љуби од Бога е
роден и Го познава Бог. 8 А кој не љуби, не Го
познава Бог, зашто Бог е љубов. 9 Божјата
љубов спрема нас се покажа со тоа што Бог Го
испрати во светот Својот Единороден Син за
да живееме преку Него. 10 Љубовта е во ова, не
дека ние Го засакавме Бог, туку Тој нѐ засака
нас и Го испрати Својот Син како жртва за
помирување за нашите гревови. 11 Мили мои,
ако Бог нѐ засака така, и ние треба да се
љубиме еден со друг. 12 Никој никогаш не Го
видел Бога; ако се љубиме еден со друг, Бог е
во нас и Неговата љубов станува совршена во
нас.
13 Дека сме ние во Него и Тој во нас,
познаваме по тоа што ни даде од Својот Дух.
14 А ние видовме и сведочиме дека Таткото Го
испрати Синот да биде Спасител на светот.
15 Секој кој признава дека Исус е Божјиот Син,
Бог е во него и тој е во Бог. 16 И ние ја
запознавме и поверувавме во љубовта која Бог
ја има спрема нас.
Бог е љубов, и оној кој останува во љубовта,
останува во Бога и Бог останува во него.

[17]Така љубовта во нас станува совршена, за да
имаме увереност на Судниот ден, зашто каков
што е Тој, такви сме и ние во светов. [18]Во
љубовта нема страв, туку совршената љубов го
изгонува стравот, зашто стравот подразбира
казна, а кој се плаши, не е совршен во
љубовта.
[19]Ние љубиме, зашто првин Тој нѐ засака
нас. [20]Ако некој рече: "Го љубам Бога", а го
мрази својот брат, лажливец е, зашто кој не го
љуби својот брат кого го видел, не може да Го
љуби Бог, Кого не Го видел. [21]Од Него ја
имаме оваа заповед: кој Го љуби Бог, да го
љуби и својот брат.

### Победата на верниците

**5** Секој кој верува дека Исус е Христос,
роден е од Бог; секој кој го љуби таткото,
го љуби и неговото чедо. [2]По ова познаваме
дека ги љубиме Божјите деца: кога Го љубиме
Бог и ги извршуваме Неговите заповеди. [3]Ова
е Божјата љубов: да ги извршуваме Неговите
заповеди, а Неговите заповеди не се тешки,
[4]зашто сѐ што е родено од Бог, го надвладува
светот; и ова е победата која го победи светот -
нашата вера. [5]Кој е тој што го победува светот,
ако не оној кој верува дека Исус е Божјиот
Син?
[6]Тој е Оној Кој дојде преку вода и крв - Исус
Христос; и не само преку водата, туку преку
водата и преку крвта; [7]а Духот е Оној Кој
сведочи, зашто Духот е вистината. [8]Зашто
тројца се кои сведочат: Духот и водата и крвта,
и овие три се во согласност. [9]Ако примаме
сведоштво од луѓе, Божјото сведоштво е
поголемо. А Божјото сведоштво е што Тој
сведочеше за Својот Син. [10]Кој верува во
Божјиот Син, го има сведоштвото во себе; кој
не Му верува на Бог, Го прави лажливец,
зашто не му верува на сведоштвото што Бог го
даде за Својот Син. [11]А еве го сведоштвото:
Бог ни даде вечен живот, и тој живот е во
Неговиот Син. [12]Кој Го има Синот, го има тој
живот; кој Го нема Божјиот Син, го нема тој
живот.

### Бог одговара на молитва

[13]Ова ви го напишав вам кои верувате во името

на Божјиот Син, за да знаете дека имате вечен
живот. [14]И ова е увереноста која ја имаме во
Него: дека нѐ слуша ако бараме нешто според
Неговата волја. [15]И кога знаеме дека нѐ слуша
што и да бараме, знаеме дека ќе го добиеме
она што сме го побарале од Него.

[16]Ако некој го види својот брат да чини грев
што не е за смрт, нека моли, и Бог ќе му даде
живот на оној кој не чини грев за смрт. Има
грев за смрт и за тој грев не велам да моли.
[17]Секоја неправедност е грев, а постои грев
што не е за смрт.

[18]Знаеме дека секој кој е роден од Бога не
греши, туку родениот од Бога се чува себеси и
злиот не се допира до него. [19]Знаеме дека ние
сме од Бога, а целиот свет е под власта на
злиот. [20]Исто така знаеме дека Божјиот Син
дојде и ни даде разбирање, за да Го познаеме
Вистинскиот, а ние сме во Вистинскиот, во
Неговиот Син Исус Христос. Тој е вистинскиот
Бог и вечен живот.

[21]Чеда, чувајте се од идолите.

# Второто послание на Јован

**1** Од старешината, до избраната госпоѓа и
нејзините деца, кои ги љубам во вистината,
и не само јас, туку и сите кои ја познаваат
вистината, [2]заради вистината што е во нас и
што ќе биде со нас во вечни векови.

[3]Благодатта, милоста и мирот од Бог
Таткото и од Исус Христос, Синот на Таткото,
нека бидат со нас во вистина и љубов.

### Љубете се еден со друг

[4]Многу се зарадував зашто меѓу твоите деца
најдов такви кои одат во вистината, така како
што примивме заповед од Таткото. [5]И сега,
госпоѓо, те молам, не како да ти пишувам нова
заповед, туку онаа што ја имавме од почетокот
- да се љубиме еден со друг. [6]А еве ја таа
љубов: да живееме според Неговите заповеди.
Ова е заповедта во која треба да живеете, како
што чувте од почетокот.

**Поттик кон непоколебливост**

[7]Зашто многу измамници излегоа во светот,
кои не признаваат дека Исус Христос дојде во
тело; тоа е измамникот и антихристот.
[8]Вардете се да не го изгубите она што ние го
постигнавме, туку да ја примите целосната
награда. [9]Секој оној кој оди предалеку и не
останува во Христовото учење, Го нема Бога.
Оној кој останува во учењето, тој ги има и
Таткото и Синот. [10]Ако некој дојде кај вас и не
го носи ова учење, не примајте го во вашиот
дом и не поздравувајте го, [11]зашто оној кој го
поздравува, учествува во неговите зли дела.
[12]Имам многу да ви пишувам, ама не сакам
на хартија и со мастило, туку се надевам дека
ќе дојдам и лично ќе зборувам со вас, та
нашата радост да биде целосна.
[13]Те поздравуваат децата на твојата избрана
сестра.

# Третото послание на Јован

1 Старешината до милиот Гај, кого го љубам
во вистината.
[2]Мил мој, се молам да напредуваш во сè и во
добро здравје, како што напредува и твојата
душа. [3]Многу се зарадував кога дојдоа браќата
и посведочија за твојата вистина, имено како
живееш во вистината. [4]За мене нема поголема
радост од тоа да чујам дека моите деца одат во
вистината.

**За помагање на други**

[5]Мил мој, постапуваш верно во сè што правиш
за браќата, а особено за туѓинците, [6]кои пред
црквата сведочат за твојата љубов. Ќе
направиш добро, ако ги испраќаш така како
што е достојно пред Бога, [7]зашто тргнаа
заради Името, не примајќи ништо од
многубошците. [8]Затоа таквите треба да ги
поддржуваме, за да станеме соработници во
вистината.
[9]Јас ѝ пишав нешто на црквата, но Диотреф,

кој сака да биде прв меѓу нив, не го прифаќа
она што го велиме. 10Затоа, ако дојдам, ќе
потсетам за неговите дела што ги врши,
напаѓајќи нè неправедно со лоши зборови; и не
се задоволува со тоа, туку самиот не ги прима
браќата, а на оние кои сакаат да ги примат, им
забранува и ги гони од црквата.
11Мил мој, не земај го за пример лошото,
туку доброто. Оној кој прави добро, од Бога е,
а кој прави лошо, не Го видел Бога. 12За
Димитриј сите сведочат добро, а и самата
вистина. Ние исто така сведочиме и знаеш дека
нашето сведоштво е вистинито.

### Поздрави

13Имав да ти пишувам многу, туку не сакам да
ти пишувам со мастило и перо, 14но се надевам
дека ќе те видам наскоро, и ќе разговараме
лице в лице.
15Мир со тебе! Те поздравуваат пријателите!
А и ти поздрави ги пријателите поименично.

# Посланието на Јуда

1 Јуда, слуга на Исус Христос и брат на
Јаков, до оние кои се повикани, љубени од
Бог Таткото и зачувани за Исус Христос.
2Да ви се множат милоста, мирот и љубовта!

### Поуки од минатото

3Мили мои, додека правев напори да ви
напишам за нашето заедничко спасение,
почувствував потреба со писмо да ве
поттикнам да се борите сесрдно за верата која
им е предадена на светиите еднаш за секогаш.
4Зашто, тајно се вовлекоа некои луѓе, кои се
одамна однапред назначени за оваа осуда:
безбожници, кои благодатта на нашиот Бог ја
извртуваат во разузданост и Го одрекуваат
нашиот единствен Господар и Господ, Исус
Христос.
5Сега сакам да ви напомнам, еднаш за
секогаш, иако знаете сè, дека Господ, откако
го избави народот од Египет, ги погуби оние
што не поверуваа, 6па и ангелите, кои не го

зачуваа своето место, туку го оставија своето
определено место, ги чува во вечни окови под
мрак, за судот на великиот ден. 7Токму така
како Содом и Гомора и нивните околни
градови, кои на ист начин како и овие се
оддадоа на блудство и тргнаа по туѓи тела, тие
стојат како пример, поднесувајќи ја казната на
вечниот оган.
8Овие мечтатели, на ист начин го
осквернуваат телото, ја презираат власта и
хулат на ангелското величие. 9А архангелот
Михаил, кога се расправаше и препираше со
ѓаволот за телото на Мојсеј, не се осмели да
изрече навредлива пресуда, туку рече: "Господ
да те прекори!" 10А овие пак хулат на она што
не го знаат; а она што го знаат по инстинкт
како неразумните животни, во тоа пропаѓаат.
11Тешко ним, зашто тргнаа по Каиновиот
пат, и за печалба нагрвалија во заблудата на
Балаам и изгинаа во Кореевиот бунт.
12Тие се подводни гребени на вашите трпези
на љубовта, кои се гостат со вас без страв,
грижејќи се само за себеси; безводни облаци
носени од ветровите, есенски неплодни дрвја,
двојно мртви и откорнати; 13бесни морски
бранови што се пенат со своите срамоти;
ѕвезди скитнички, за кои мрачна темнина за
вечни векови се чува.
14А за овие пророкуваше Енох, седмиот по
Адам, велејќи: "Ете, Господ дојде со илјадници
Свои светии, 15за да им суди на сите и за да ги
изобличи сите безбожници за сите нивни
безбожни дела што безбожно ги направиле, и
за сите навредливи зборови што безбожните
грешници ги изговориле против Него." 16Тие
луѓе се мрморковци, кои постојано се
поплакуваат на својата судбина, кои живеат
според своите похоти; нивната уста зборува
надмено, им се умилкуваат на луѓето заради
стекнување полза.

**Останете во Божјата љубов**

17А вие, мили мои, треба да си спомнете на
зборовите кажани порано од апостолите на
нашиот Господ Исус Христос; 18зашто тие ви
рекоа: "Во последното време ќе се јават
подбивачи, кои ќе живеат според своите
безбожни похоти." 19Тоа се сејачи на раздор,

душевно настроени луѓе - кои Го немаат Духот.
[20]А вие, мили мои, изградувајте се себеси врз
вашата пресвета вера, молејќи се во Светиот
Дух, [21]одржете се себеси во Божјата љубов,
нестрпливо очекувајќи ја милоста на нашиот
Господ Исус Христос за вечен живот.
[22]Бидете милостиви кон оние кои се
сомневаат, [23]спасувајте ги другите,
извлекувајќи ги од оган. Спрема некои пак
покажете милост, со страв, мразејќи ја дури и
облеката од телото осквернета.
[24]А Оној Кој може да ве дочува од
слизнување и да ве постави непорочни пред
Неговата слава со голема радост,
[25]Единствениот Бог, нашиот Спасител, преку
Исус Христос нашиот Господ, нека има слава,
величие, сила и власт пред вековите, сега и во
сите векови. Амин!

# Посланието на Павле до Римјаните

**Вовед**

**1** Павле, слуга на Исус Христос, повикан за
апостол, издвоен за Евангелието од Бог,
[2]кое Тој однапред го вети преку Своите
пророци во Светите писма, [3]а кое зборува за
Неговиот Син, по тело роден од Давидовото
семе, [4]кој според Духот на светоста беше
моќно посведочен за Божји Син, преку
воскресението од мртвите, Исус Христос,
нашиот Господ; [5]преку Кого добивме благодат
и апостолство, за да ги приведеме сите народи
кон послушност на верата, заради Неговото
Име, [6]меѓу кои сте и вие повиканите од Исус
Христос.
[7]До сите мили на Бога, повиканите светии,
кои се во Рим: благодат вам и мир од Бог,
нашиот Татко и од Господ Исус Христос.

**И другите народи имаат потреба од праведност**

[8]Пред сè, Му благодарам на мојот Бог, преку

Исус Христос, за сите вас, бидејќи за вашата
вера се зборува по целиот свет. [9]Зашто Бог,
Кому Му служам во својот дух во објавувањето
на Евангелието за Неговиот Син, ми е сведок
оти вездеи си спомнувам за вас, [10]секогаш
барајќи во моите молитви да успеам барем
еднаш, ако сака Бог, да дојдам кај вас. [11]
Зашто копнеам да ве видам, за да ви
пренесам духовен дар за ваше зацврстување,
[12]всушност, меѓу вас, заедно со вас да најдам
утеха преку заедничката вера, вашата и мојата.
[13]Не сакам, браќа, да ви остане непознато дека
многупати имав намера да дојдам кај вас, а
досега бев спречуван, за да имам некој плод и
меѓу вас, како и меѓу останатите народи.
[14]Должен сум им на Грците и варварите, и на
мудрите и неразумните. [15]И така, доколку е до
мене, готов сум да ви го проповедам
Евангелието и вам што сте во Рим.
[16]Зашто, јас не се срамам од Евангелието,
бидејќи тоа е Божја сила за спасение на секој
кој верува, првин за Евреинот, а и за Гркот.
[17]Бидејќи во него се открива Божјата
праведност, од вера во вера, како што е
напишано: "Праведникот ќе живее по вера."

**Гревот ќе се казни**

[18]Впрочем, Божјиот гнев се открива од небото
против секоја безбожност и неправедност на
луѓето, кои со неправедност ја потиснуваат
вистината; [19]зашто она што може да се знае за
Бог ним им е откриено; бидејќи Бог им го
откри тоа. [20]Неговите невидливи особини,
Неговата вечна сила и божествената природа,
јасно се гледаат уште од создавањето на
светот, и можат да се разберат преку
создаденото, па немаат оправдание.
[21]Зашто, иако Го познаа Бога, не Му оддадоа
почит како на Бог, ниту Му благодарија; туку
станаа суетни во своите мудрувања и нивното
неразумно срце се помрачи. [22]Нарекувајќи се
мудри, станаа безумни, [23]и ја заменија славата
на бесмртниот Бог со облик на смртен човек,
на птици, на четироножни животни и на
лазачи.
[24]Затоа Бог, со похотта на нивните срца, ги
предаде на нечистотија, за самите да си ги
обесчестуваат своите тела, [25]бидејќи Божјата

вистина ја заменија со лага, и му се поклонуваа
и служеа на создаденото наместо на
Создателот, Кој е благословен во вечни
векови, Амин!
[26]Затоа Бог ги предаде на ниски страсти:
нивните жени го заменија природниот однос со
неприроден. [27]Мажите, исто така, го напуштија
природниот однос со жена и се распалија со
желба еден спрема друг, правејќи срамни дела
мажи со мажи и добивајќи ја заслужената
казна во себе за својата изопаченост.
[28]И бидејќи сметаа дека не им годи да Го
сознаваат Бога, Бог ги предаде на нивниот
изопачен ум, за да го прават она што не
прилега, [29]исполнети со секаков вид
неправедност, пакост, алчност, злобност; полни
со завист, убиства, расправии, лукавства,
подмолност; озборувачи, [30]клеветници,
богомрасци, дрски, надмени, фаленичари,
измислувачи на зла, непокорни на родителите,
[31]без разбирање, вероломци, без љубов и
немилосрдни. [32]Иако ги знаат Божјите
одредби: дека оние кои прават така
заслужуваат смрт, сепак, не само што прават
така, туку сесрдно ги одобруваат и другите,
кои го прават истото.

### Божјиот Закон

**2** Затоа немаш оправдание човеку, ти кој
судиш, кој и да си, зашто судејќи го
другиот, самиот се осудуваш, бидејќи ти кој
судиш, го вршиш истото. [2]А знаеме дека
Божјиот суд праведно се излева врз оние кои
прават такви работи. [3]Мислиш ли, о човеку, ти
кој им судиш на оние кои прават такви работи,
а истото го правиш и самиот, дека ќе го
избегнеш Божјиот суд? [4]Ги презираш ли
богатството на Неговата добрина,
воздржливоста и долгата трпеливост, не
знаејќи дека Божјата добрина те води кон
покајание?
[5]Но поради твојата закоравеност и
непокајаното срце, самиот собираш гнев врз
себе за денот на гневот кога ќе се открие
Божјиот праведен суд, [6]којшто ќе му даде
секому според неговите дела: [7]на оние кои со
истрајност прават добро и бараат слава, чест и
нераспадливост - вечен живот, [8]а на оние кои

мислат само на себе и не ѝ се покоруваат на
вистината, туку ѝ се покоруваат на
неправедноста - гнев и јарост. [9]Невола и мака
ќе ја снајде секоја човечка душа која прави
зло; најпрвин на Евреин, а потоа и на Грк, [10]а
слава, чест и мир на секој оној кој прави добро;
најпрвин на Евреин, а потоа и на Грк!
[11]Бидејќи Бог не гледа кој е кој.
[12]Зашто сите кои згрешиле без Закон, без
Закон и ќе загинат, а сите кои згрешиле под
Закон, според Законот ќе бидат осудени.
[13]Бидејќи пред Бог не се праведни оние кои
само го слушаат Законот, туку ќе бидат
оправдани оние кои се извршители на Законот.
[14]Зашто кога неевреите, кои немаат Закон, го
исполнуваат по природа она што го бара
Законот; тогаш оние кои немаат Закон, сами
за себе се закон. [15]Со тоа покажуваат дека
делото на Законот е напишано во нивните
срца, за што сведочи нивната совест, а во нив
мислите ги осудуваат или оправдуваат, [16]за
денот, кога според моето Евангелие, Бог преку
Исус Христос, ќе ги суди човековите тајни.

**Послушност спрема Божјиот Закон**

[17]Ако ти, кој се нарекуваш Евреин кој се
потпираш на законот и се фалиш со Бог, [18]кој
ја знаеш Неговата волја и, поучен од законот,
знаеш да го избереш подоброто [19]и си уверен
дека си самиот водач на слепи, светлина за
оние кои се во темнина, [20]воспитувач на
неразумните, учител на незрелите, затоа што
имаш во законот отелотворување на знаењето
и вистината; [21]ти, кој поучуваш друг, зарем не
се поучуваш самиот себе? Ти, кој проповедаш
да не се краде, зарем не крадеш? [22]Ти, кој
зборуваш да не се прави прељуба, зарем не
вршиш прељуба? Ти, кој се гнасиш од идолите,
зарем не ограбуваш храмови? [23]Ти, кој се
фалиш со Законот, зарем не Го срамотиш Бога
со престапување на Законот? [24]"Затоа заради
вас се хули Божјото име меѓу другите народи"
- токму како што е напишано.
[25]Навистина, обрежувањето има своја
вредност ако го исполнуваш Законот, но ако
си престапник на Законот, твоето обрежување
станува необрежување. [26]И така, ако
необрежаниот ги исполнува барањата на

Законот, нема ли неговото необрежување да
му се смета за обрежување? [27]И така, нема ли
оној кој не е телесно обрежан, а го исполнува
Законот да ти суди тебе, кој си престапник на
Законот и покрај тоа што го имаш словото на
Законот и обрежувањето?

[28]Зашто не е Евреин оној кој е тоа
надворешно, ниту е вистинско обрежување она
што е надворешно, на телото. [29]Евреин е оној
кој е тоа однатре, а вистинското обрежување е
во срцето, во Духот, а не во буквата. Пофалба
не му доаѓа од луѓето, туку од Бог.

**3** И така, каква предност има Евреинот?
Или, каква е ползата од обрежувањето?
[2]Голема, во секој поглед. Пред сè, ним им се
доверени Божјите зборови!

[3]Па што! Ако некои не поверуваа, зар
нивното неверување ќе ја уништи Божјата
верност? [4]Никако! Но, Бог нека биде вистинит,
а секој човек лажливец, како што е напишано:

"Да бидеш оправдан
во зборовите свои
и да победиш
кога ќе бидеш суден."

[5]Ако нашата неправедност ја истакнува
Божјата праведност, што даречеме? Дали е
Бог неправеден кога изразува гнев? (човечки
зборувам). [6]Никако! Инаку, како би можел
Бог тогаш да му суди на светот? [7]Зашто, ако
преку мојата лага се покаже уште
повозвишена Божјата вистина за Неговата
слава, зошто ми се суди уште како на
грешник? [8]"Зошто да не правиме зло, за да
произлезе добро?" (како што нè клеветат
некои и велат за нас дека ние зборуваме така?)
Нивната осуда е праведна.

**Сите згрешија**

[9]Што тогаш? Дали сме подобри од нив? Секако
не, зашто веќе ги обвинивме и Евреите и
Грците, дека сите се под грев, [10]како што е
напишано:

"Нема никој праведен,
нема ниту еден;

11 Нема разумен,
нема ниту еден кој Го бара Бога;
12 Сите скршнаа,
сите заедно станаа бескорисни,
никој не прави добро,
нема ниту еден."
13 Нивното грло е отворен гроб,
мамат со јазиците;
змиски отров има под нивните усни.
14 Устата им е полна
со клевета и горчина.
15 Нозете им се брзи
за пролевање крв;
16 Пустошење и беда има
по нивните патишта;
17 Тие не го познаваат патот на мирот.
18 Нема пред нивните
очи стравопочит кон Бога."

19 А знаеме дека сè што вели Законот, им го
зборува на оние кои се под Законот, за да
занеми секоја уста и за сиот свет да биде под
осуда, 20 бидејќи со делата на Законот ниту еден
нема да се оправда пред Него, зашто преку
Законот доаѓа познавањето на гревот.

**Единствениот пат за спасение**

21 А сега, независно од Законот, се јави Божјата
праведност, за која сведочат Законот и
пророците, 22 и тоа Божјата праведност, преку
вера во Исус Христос, за сите кои веруваат,
зашто нема разлика. 23 Зашто сите згрешија и
лишени се од Божјата слава, 24 а се оправдани
дарум од Неговата благодат, преку откупот кој
е во Христос Исус, 25 Кого Бог јавно Го изложи
како жртва на измирување во Неговата крв
преку вера, за да се покаже Неговата
праведност, бидејќи заради Божјото трпение
Тој преминува преку поранешните гревови,
26 за да ја покаже Својата праведност во
сегашноста, за Самиот да биде праведен и за да
го оправда оној кој верува во Исус.
27 И така, каде е тогаш пофалбата?
Исклучена е. Според кој закон? Дали според
законот на делата ? Не, туку според законот на
верата. 28 Затоа, ние сметаме дека човекот е
оправдан преку верата, без делата на Законот.
29 Дали Бог е Бог само на Евреите? Не е ли и

на неевреите? Да, и на неевреите, 30зашто
истиот Бог е Тој кој ќе ги оправда обрежаните
по вера и необрежаните преку вера. 31Според
тоа, го укинуваме ли Законот преку верата?
Никако! Напротив, со тоа го утврдуваме
Законот.

**4** И така, што да речеме, што добил по тело
нашиот прататко Авраам? 2Зашто, ако е
Авраам оправдан по дела, има за што да се
фали, но не пред Бога! 3Но, што вели Писмото:
"Авраам Му поверува на Бог и тоа му се
припиша за праведност." 4А на оној што
работи, заработката не му се смета како
милост, туку како долг; 5додека на оној кој не
работи, а верува во Оној Кој го оправдува
безбожникот, неговата вера му се смета како
праведност, 6исто како што и Давид го
нарекува благословен човекот кому Бог без
дела му припишува праведност:

7"Блажени се оние
чии беззаконија се простени
и чии гревови се покриени!
8Блажен е човекот,
кого Господ за грев не го обвинува!"

9Дали благословот се однесува само на
обрежаните, или и на необрежаните? Зашто
ние велиме: "На Авраам верата му се припиша
за праведност." 10А кога му се припиша? Кога
беше обрежан или кога беше необрежан? Не
кога беше обрежан, туку кога беше
необрежан. 11И го прими знакот на
обрежувањето како печат на праведноста што
ја доби преку верата што ја имаше како
необрежан, за да им биде татко на сите кои
веруваат, а не се обрежани; та и ним тоа да им
се припише како праведност, 12и да им биде
татко на обрежаните, но не на оние кои само
се обрежани, туку кои одат и по стапките на
верата на нашиот татко Авраам, што ја имаше
додека уште беше необрежан.

### Божјото ветување до Авраам

13Впрочем, ветувањето на Авраам или на
неговото потомство дека ќе биде наследник на
светот, не дојде преку Законот, туку преку
праведноста на верата. 14Имено, ако се

наследници само оние од Законот, тогаш нема
потреба од вера, а ветувањето е поништено,
[15]зашто законот донесува гнев; а каде што
нема закон, нема ни престап!

[16]Затоа оправданието е од вера, за да биде по
благодат, за ветувањето да му биде сигурно на
сето потомство, не само на оние од Законот,
туку и на оние од верата на Авраам, кој е
татко на сите нас [17](како што е напишано: "Те
направив татко на многу народи") пред Бог,
Кому Му поверува, Кој ги оживува мртвите и
она што не постои го повикува во постоење.

[18]Иако не постоеше надеж, тој се надеваше и
поверува дека ќе стане татко на многу народи,
според она што е речено: "Такво ќе биде
твоето потомство." [19]И не ослабувајќи во
верата кога го имаше предвид своето веќе
безживотно тело, зашто беше на околу сто
години, и безживотноста на Сарината утроба,
[20]а почитувајќи го Божјото ветување, не
скршна во невера, туку закрепна во верата и
Му оддаде слава на Бог, [21]наполно уверен дека
она што Тој го ветил, може да го исполни.
[22]Затоа тоа му се припиша за праведност. [23]Но
не е напишано само заради него "дека му се
припиша" [24]туку и заради нас, на кои ќе ни се
припише, затоа што веруваме во Оној Кој Го
воскресна од мртвите Исуса, нашиот Господ,
[25]Кој беше предаден за нашите престапи и
беше воскреснат за наше оправдување.

**Придобивка од оправдувањето**

**5** И така, бидејќи сме оправдани преку вера,
имаме мир со Бог, преку нашиот Господ
Исус Христос, [2]преку Кого - по вера - имаме
пристап во оваа благодат во која стоиме, и се
фалиме со надежта на Божјата слава. [3]Но не
само тоа, туку се фалиме и со неволите,
знаејќи дека неволата раѓа трпение;
[4]трпението - проверен карактер, а проверениот
карактер - надеж; [5]а надежта пак не
разочарува, зашто Божјата љубов веќе е
излеана во нашите срца преку Светиот Дух,
Кој ни беше даден.

[6]Зашто, додека уште бевме беспомошни, во
определено време, Христос умре, за
безбожниците. [7]За праведник одвај некој ќе
умре, а за добар човек можеби некој и ќе се

осмели да умре. [8]Но Бог ја покажува Својата
љубов спрема нас, со тоа што Христос умре за
нас додека уште бевме грешници.
[9]А сега, откако сме оправдани во Неговата
крв, преку Него многу повеќе ќе бидеме
спасени од Божјиот гнев. [10]Зашто ако бевме
помирени со Бог преку смртта на Неговиот
Син, додека бевме уште непријатели, колку
повеќе, сега помирени, ќе бидеме спасени
преку Неговиот живот. [11]И не само тоа, туку и
се фалиме во Бога преку нашиот Господ Исус
Христос, преку Кого сега добивме
помирување.

## Разликата меѓу Христос и Адам

[12]И, како што гревот влезе во светот преку
еден човек, а преку гревот - смртта, така
смртта премина на сите луѓе, бидејќи сите
згрешија. [13]Зашто, гревот беше во светот уште
пред Законот; но грев не се припишува кога
нема Закон. [14]Смртта, пак, царуваше од Адам
до Мојсеј, дури и над оние кои не згрешија со
сличен престап како Адам, кој е претслика на
Оној што требаше да дојде.
[15]Но бесплатниот дар не е како престапот;
зашто ако преку престапот на еден изумреа
мнозина, многу поизобилно се излеа на
мнозина Божјата благодат и дарот преку
благодатта на еден човек, Исус Христос. [16]А
дарот не е како она што се случи кога згреши
еден; зашто пресудата произлезе од еден
престап кој доведе до осуда, а бесплатниот дар
произлезе од многу престапи и води до
оправдување. [17]Зашто, ако смртта зацари
заради престапот на еден, тогаш многу повеќе
оние кои го примаат изобилството на
благодатта и дарот на праведноста ќе царуваат
во животот преку Единствениот, Исус Христос.
[18]И така, како што преку еден престап дојде
осудување на сите луѓе, така и преку едно дело
на праведност за сите луѓе дојде
оправдувањето кое донесува живот. [19]Зашто,
како што со непослушноста на еден човек
мнозина станаа грешници, така и со
послушноста на Еден, мнозина ќе станат
праведни.
[20]А Законот дојде за да се зголеми
престапот, но каде што гревот се зголеми,

таму благодатта стана уште поизобилна, 21та
како што гревот царуваше во смртта, така и
благодатта да царува преку праведност за
вечен живот, преку нашиот Господ Исус
Христос!

**Мртви за гревот**

6 И така, што да речеме? Да продолжиме ли
и натаму во гревот, за да може да се
умножи благодатта? 2Никако! Ние, кои
умревме за гревот, како ќе живееме уште во
него? 3Или зар не знаете дека сите ние кои сме
крстени во Христос Исус, крстени сме во
Неговата смрт? 4И така, преку крштавањето
во смртта, погребани сме заедно со Него, та
како што Христос воскресна од мртвите преку
славата на Таткото, така и ние да одиме во нов
живот.
5Зашто ако се сплотивме со Него во смртта
слична на Неговата, секако ќе бидеме - и во
Неговото воскресение. 6Знаеме дека нашиот
стар човек беше распнат со Него, за да биде
онемоштено грешното тело, та да не му
робуваме веќе на гревот, 7зашто оној што е
умрен, ослободен е од гревот.
8А ако умревме со Христос, веруваме дека и
ќе живееме со Него, 9зашто знаеме дека
Христос Кој воскресна од мртвите, никогаш
нема повторно да умре; смртта нема веќе власт
над Него. 10Зашто, смртта со која умре - умре
за гревот, еднаш засекогаш, а животот што го
живее - го живее за Бог.
11Така и вие, сметајте се себеси мртви за
гревот, но живи за Бог во Христос Исус!
12Затоа не дозволувајте гревот да царува во
вашето смртно тело, за да не им се покорувате
на неговите похоти! 13И не давајте му ги
органите на вашето тело на гревот како
оружје на неправедноста, туку предавајте Му
се себеси на Бог, како оживеани од мртвите, а
вашите органи на Бог како оружје на
праведноста! 14А гревот не ќе има веќе власт
над вас, зашто не сте под законот, туку под
благодатта.

**Живи за Бог**

15И што сега? Да грешиме ли, затоа што не сме
под законот, туку под благодатта? Никако!

[16]Не знаете ли дека ако некому му се
предадете како робови за послушност, робови
сте му на оној кому му се покорувате; или на
гревот - за смрт, или на послушноста - за
праведност? [17]Но Му благодарам на Бог, зашто
вие, иако му бевте робови на гревот, му
станавте послушни од сè срце на учењето на
кое му се предадовте, [18]и откако бевте
ослободени од гревот, ѝ станавте рабови на
праведноста.

[19]Зборувам со човечки изрази заради
немоќта на вашето тело. И како што некогаш
ги предадовте вашите органи да им робуваат
на нечистотата и на беззаконието, за
беззаконие, така сега предадете ги вашите
органи да ѝ робуваат на праведноста, за
осветување! [20]Зашто, кога бевте робови на
гревот, бевте слободни од праведноста. [21]И
каква полза имавте тогаш од оние работи
заради кои се срамите денес, зашто нивниот
исход е смртта! [22]Но сега, откако сте
ослободени од гревот и станавте робови на Бог
- го имате вашиот плод - осветувањето, и
крајниот исход вечен живот. [23]Зашто
заслуженото за гревот е смрт, но бесплатниот
дар од Бога е вечен живот во Христос Исус,
нашиот Господ.

## Ослободени од Законот

**7** Или не знаете ли, браќа (им зборувам на
оние, кои го познаваат законот), дека
законот има власт над човекот додека е жив?
[2]Зашто, омажената жена, преку закон е врзана
за мажот, додека е тој жив, но ако мажот умре,
слободна е од законот што се однесува до
мажот. [3]Според тоа, ако му стане жена на друг
додека нејзиниот маж е жив, ќе биде
прељубница; но ако мажот ѝ умре, слободна е
од законот и не е прељубница дури и да се
омажи за друг.

[4]Така и вие, браќа мои, умртвени сте за
Законот преку Христовото тело, за да Му
припаднете на Друг, на Оној Кој воскресна од
мртвите, за да Му донесеме плод на Бог.
[5]Зашто, додека бевме во телото, во нашите
органи дејствуваа грешни страсти кои Законот
ги побудуваше, па така донесувавме плодови
на смртта. [6]А сега, се ослободивме од Законот,

откако умревме за она што нè потчинуваше, за
да служиме во новоста на Духот, а не во
староста на буквата.
7И така, што да речеме? Дали е Законот
грев? Никако! Напротив, немаше да дојдам до
запознавање на гревот освен преку Законот,
зашто не ќе знаев да посакам туѓо, ако
Законот не речеше: "Не посакувај туѓо!" 8А
гревот, откако најде можност во заповедта,
предизвика во мене похота од секаков вид,
зашто без Законот - гревот е мртов. 9И јас
живеев некогаш без Законот; но кога дојде
заповедта, гревот оживе, а јас умрев, 10и се
покажа дека заповедта, што беше дадена за
живот, ме водела во смрт. 11Имено, гревот,
откако доби можност во заповедта, ме измами
и ме уби преку неа. 12Затоа Законот е свет и
заповедта е света, праведна и добра.
13Дали тоа значи дека доброто стана смрт за
мене? Никако! Туку гревот, за да се покаже
како грев, се послужи со доброто и ја
предизвика мојата смрт, па така гревот стана,
со посредство на заповедта, прекумерно
грешен.

**Грешната природа уште постои**

14Зашто знаеме дека Законот е духовен, а јас
сум телесен, продаден на гревот. 15Она што го
правам, не го разбирам, бидејќи не го правам
она што го сакам, туку го правам токму она
што го мразам. 16Ако пак го правам она што не
го сакам, се согласувам со Законот дека тој е
добар. 17Значи, не сум јас оној што го прави
тоа, туку гревот, кој живее во мене. 18Имено,
знам дека никакво добро не живее во мене,
односно во моето тело, зашто желба за добро
има во мене, но не и сила за да го правам тоа.
19Доброто што го сакам не го правам, туку го
правам злото, што не го сакам. 20А ако го
правам она што не го сакам, не го правам веќе
јас, туку гревот кој живее во мене.
21И така, откривам еден закон кој е во мене,
кој кога сакам да правам добро - злото е
присутно. 22Вистина, се сложувам со мојот
внатрешен човек дека наоѓам наслада во
Божјиот Закон, 23но, гледам друг закон во
моите органи, кој војува против законот на
мојот ум и ме заробува под законот на гревот

што е во моите органи. [24]Беден човек сум јас!
Кој ќе ме спаси од ова смртно тело! [25]Му
благодарам на Бог, преку Исус Христос,
нашиот Господ!

И така, јас самиот со умот му служам на
Божјиот закон, а со телото на законот на
гревот.

### Сега нема веќе осуда

**8** Затоа, сега нема осуда за оние кои се во
Христос Исус. [2]Зашто законот на Духот на
животот во Христос Исус ве ослободи од
законот на гревот и на смртта, [3]зашто она што
не можеше да го стори законот, бидејќи беше
слаб заради телото, го изврши Бог! Испраќајќи
Го Својот Син во облик сличен на грешното
тело и поради грев, го осуди гревот во телото,
[4]за да се исполни барањето на Законот во нас
кои не одиме по телото, туку по Духот.

[5]Така, оние што се телесни, се стремат кон
телесното, додека оние што се духовни, кон
она што е на Духот, [6]бидејќи мудрувањето на
телото е смрт, а мудрувањето на Духот е
живот и мир; [7]зашто мудрувањето на телото е
непријателство против Бог, бидејќи не му се
покорува на Божјиот закон, ниту пак може, [8]а
оние кои се по тело, не можат да Му угодат на
Бог.

[9]Но вие не сте телесни, туку духовни, ако
Божјиот Дух навистина живее во вас. Но, ако
некој Го нема Христовиот Дух, не е Негов. [10]А
ако е Христос во вас, тогаш телото е мртво
заради гревот, а духот е жив заради
праведноста. [11]Ако во вас живее Духот на Оној
Кој Го воскресна Исуса од мртвите; тогаш
Оној Кој Го воскресна Христос Исус, ќе ги
оживее и вашите смртни тела преку Својот
Дух Кој живее во вас.

[12]Според тоа, браќа, не сме му должници на
телото, за да живееме по телото, [13]зашто, ако
живеете по телото, ќе умрете; но ако преку
Духот ги умртвувате делата на телото, ќе
живеете. [14]А сите оние кои ги води Божјиот
Дух, се Божји синови. [15]Впрочем, не примивте
дух на ропство за да бидете пак во страв, туку
го примивте Духот на посинувањето, преку кој
викаме: "Аба! Татко!" [16]Самиот Дух сведочи
заедно со нашиот дух дека сме Божји чеда. [17]А

ако сме чеда, тогаш сме и наследници, Божји
наследници, и Христови сонаследници - ако
страдаме со Него, со Него и да бидеме
прославени.

**Откровението на Божјата слава преку верниците**

18Сметам дека страдањата на сегашното време
не се ништо во споредба со славата која ќе ни
се открие нам. 19Зашто созданието со
нестрплив копнеж го очекува откривањето на
Божјите синови. 20Имено, созданието ѝ беше
потчинето на суетата, не доброволно, туку
поради Оној кој го потчини, во надеж 21дека и
самото создание ќе биде ослободено од
ропството на распаѓањето, во слободата на
славата на Божјите деца.

22А, знаеме дека целото создание сѐ досега
стенка и страда во породилни маки. 23И не
само тоа, туку и ние самите, имајќи ги првите
плодови на Духот, ние самите стенкаме во
себе, чекајќи го желно посинувањето,
избавувањето на нашето тело. 24Зашто ние, во
надеж сме спасени, а надежта која се гледа не е
надеж; зошто човек да се надева на она што го
гледа? 25Но ако се надеваме на она што не го
гледаме, тогаш го чекаме со нетрпение.

26Исто така и Духот им помага на нашите
слабости, зашто ние не знаеме да се молиме,
како што треба; самиот Дух посредува за нас
со неискажливи воздишки. 27А Оној Кој ги
испитува срцата, знае што мисли Духот,
бидејќи Тој посредува за светиите според
Божјата волја.

28И знаеме дека сѐ содејствува за доброто на
оние кои Го љубат Бога, на оние кои се
повикани по Неговата намера. 29Зашто оние
кои ги познаваше однапред, нив и ги
предопредели да се преобразат според ликот
на Неговиот Син, за Тој да биде првороден
меѓу многуте браќа. 30Оние кои ги
предопредели, нив и ги повика, а оние кои ги
повика, нив и ги оправда, а оние кои ги
оправда, нив и ги прослави.

**Ништо не го одвојува верникот од Божјата љубов**

31И така, што да речеме на ова? Ако е Бог со

нас, кој ќе биде против нас? [32]Оној Кој не Го
поштеди ни сопствениот Син, туку Го предаде
за сите нас, како не ќе ни подари и сè друго
заедно со Него? [33]Кој ќе ги обвини Божјите
избраници? Бог е Тој што ги оправдува! [34]Кој е
тој што ќе ги осуди? Дали Христос Исус, Кој
умре, и згора на тоа воскресна, Кој е од
десната страна на Бог и Кој се зазема за нас?
[35]Кој ќе нè одвои од Христовата љубов?
Невола ли, или мака, или прогонство, или глад,
или голотија, или гибел или меч? [36]Токму како
што е напишано:

> "Заради Тебе везден нè убиваат,
> нè сметаат како овци за клање."

[37]Но во сето ова победуваме надмоќно преку
Оној Кој нè засака. [38]Зашто уверен сум дека ни
смртта, ни животот, ни ангелите, ни властите,
ни сегашноста, ни иднината, ни силите, [39]ни
височината, ни длабочината, ниту кое-годе
друго создание, не ќе може да нè одвои од
Божјата љубов, која е во Христос Исус,
нашиот Господ.

**Израелскиот народ**

**9** Јас зборувам вистината во Христос, не
лажам, мојата совест ми сведочи во
Светиот Дух, [2]дека ми е многу жал и дека имам
непрестајна болка во срцето. [3]Би сакал да
бидам самиот како проколнат, одвоен од
Христос, поради моите браќа, сродни по тело,
[4]кои се Израелци, на кои им припаѓаат
посинувањето, славата, заветите, на кои им
беше даден Законот, службата и ветувањата;
[5]чии се и татковците од кои потекнува и
Христос по тело, Кој е Бог над сите,
благословен во вечни векови! Амин.

[6]Но не треба да се мисли дека изневерило
Божјото слово, зашто не сите што водат
потекло од Израел, се вистински Израелци,
[7]ниту сите се Авраамови деца, со тоа што се
негово потомство, туку "Твоето потомство ќе
се нарече по Исак". [8]Тоа значи дека сите деца
по тело не се Божји деца, туку децата на
ветувањето се сметаат за потомство. [9]А
словото на ветувањето е ова: "Ќе дојдам во тоа
време, а Сара ќе има син."

[10]Но не само тоа, туку и на Ребека, која
зачна од еден, од нашиот татко Исак, [11]иако
уште близнаците не беа ни родени, и не беа
направиле ништо добро или зло, за да остане
онака како што Бог беше определил по свој
избор, да не зависи од делата, туку од Оној Кој
повикува, [12]ѝ беше речено: "Постариот ќе му
служи на помладиот"; [13]токму како што е
напишано: "Јаков го засакав, а Исав го
замразив."
[14]И така, што да речеме? Има ли неправда
кај Бога? Никако! [15]Зашто Тој му вели на
Мојсеј:

"Ќе му се смилувам на оној
спрема кого имам милост
и ќе го сожалам оној
спрема кого имам сожаление."

[16]Според тоа, не зависи од оној што сака, ниту
од оној што трча, туку од милостивиот Бог.
[17]Зашто Писмото му вели на фараонот: "Те
издигнав за да ја покажам Мојата сила во тебе
и за да се разгласи Моето име по целата
земја." [18]Значи, Тој има милост спрема кого
сака, и го закоравува кого сака.
[19]А сега, ти ќе Ми речеш: "Тогаш, зошто сè
уште бара грешки? Зашто, кој може да ѝ се
противи на Неговата волја?" [20]Та кој си ти,
човече, да се расправаш со Бог? Зар
ракотворбата ќе му рече на својот творец:
"Зошто вака си ме направил?" [21]Или зар
грнчарот нема право над глината, од истата
смеса да направи еден сад за почесна, а друг за
секојдневна употреба?
[22]А што ако Бог, иако сака да го покаже
Својот гнев и да ја пројави Својата моќ, со
големо трпение, ги трпи садовите на гневот,
приготвени за погибел, [23]за да ги пројави
истовремено богатствата на Својата слава над
садовите на милоста, што однапред ги
приготвил за слава, [24]па како такви, нè повика
и нас, не само од Евреите, туку и од неевреите?
[25]Како што вели преку Осија:

"Народ кој не е Мој народ,
ќе го наречам Свој;
и онаа која не е сакана,
ќе ја наречам сакана."

26Така ќе се случи таму каде што им беше
речено:

"'Вие не сте Мој народ',
таму ќе бидат наречени
синови на живиот Бог."

27А Исаија извикува за Израел:

"Иако бројот на израеловите синови
е колку морскиот песок,
само Остатокот ќе биде спасен,
28зашто Господ ќе го спроведе
Својот збор на земјата,
и брзо ќе го исполни."

29И како што прорече Исаија:

"Ако Господ над војските
не ни оставеше потомство,
ќе бевме како Содом
и ќе заприлегавме на Гомора."

## Неевреите се повикани

30И така, што да кажеме? Останатите народите
кои не се стремеа кон праведност, добија
праведност, и тоа праведност која е по вера; 31а
Израел, иако се стремеше кон законот на
праведноста, не стигна до законот. 32Зошто?
Затоа што не настојуваше да го постигне со
вера, туку со дела. Тие се препнаа од каменот
за сопнувањето, 33токму како што е напишано:

"Еве, на Сион поставувам камен
за сопнување и карпа на соблазна;
и кој верува во Него,
нема да се посрами."

**10** Браќа, желбата на моето срце и мојата
молитва кон Бог за нив е да бидат
спасени. 2Зашто сведочам за нив дека имаат
ревност за Бог, но не според сознанието.
3Имено, не знаејќи ја Божјата праведност и
сакајќи да ја воспостават својата сопствена, не
ѝ се покорија на Божјата праведност. 4Зашто
Христос е завршокот на законот за
праведноста на секој што верува.

**Методот на оправдание**
5Зашто, Мојсеј пишува: "човекот кој врши
праведност втемелена врз закон, ќе живее од
неа." 6А праведноста, која е од вера, зборува
вака: "Да не речеш во своето срце: 'Кој ќе се
искачи на небото?' што значи, да Го симне
Христос; 7или: 'Кој ќе слезе во бездната?' што
значи, да Го крене Христос од мртвите!" 8Но
што зборува таа: "Словото е близу до тебе, во
твојата уста и во твоето срце," што значи,
словото на верата која ние ја проповедаме.
9Зашто, ако со твојата уста исповедаш дека
Исус е Господ и ако во твоето срце поверуваш
дека Бог Го воскреснал од мртвите, ќе бидеш
спасен. 10Зашто со срцето се верува за
праведност, а со устата се исповедува за
спасение, 11бидејќи Писмото вели: "Секој кој
верува во Него, нема да се засрами." 12И нема
разлика меѓу Евреин и Грк, зашто еден ист е
Господ на сите, богат за сите кои Го
повикуваат, 13зашто: "Секој, кој ќе го повика
Господовото име, ќе биде спасен."

14Но, како ќе Го повикаат Оној во Кого не
поверувале? А како ќе поверуваат во Оној за
Кого не чуле? А како ќе чујат без
проповедник? 15И како ќе навестуваат, ако не
се испратени, како што е напишано: "Колку се
прекрасни нозете на оние што носат радосни
вести за добри нешта!"

16Но сите не ја послушаа Радосната Вест,
зашто Исаија вели: "Господи, кој ѝ поверува на
нашата вест?" 17И така, верата доаѓа од
слушање, и тоа од слушање на Христовото
слово, 18па велам: Зар не чуле? Секако:

"Гласот им одекна по целата земја,
а нивните зборови до крајот на светот."

19И си велам: Зар Израел не разбра? Мојсеј
прв вели:

"Ќе предизвикам љубомора
кај вас спрема оние што не се народ
и ќе ве разгневам со народ
кој е неразумен."

20А Исаија пак се осмелува да рече:

"Ме најдоа оние кои не Ме бараа,
и им се јавив на оние
кои не прашуваа за Мене."

21 А за Израел зборува:

"Цел ден ги протегав Своите раце
кон народ непокорен и инаетлив."

**Божјиот избран народ**

11 И така, прашувам: "Дали Бог го отфрли
Својот народ? Никако! Зашто и јас сум
Израелец, од потомството на Авраам, од
племето на Бенјамин. 2 Бог не го отфрли
Својот народ кого го знаеше однапред. Или не
знаете што вели Писмото за Илија, кога Го
моли Бога против Израел: 3 "Господи, ги
погубија Твоите пророци, ги разурнаа Твоите
жртвеници, а јас останав сам, па и мојот живот
го бараат." 4 А каков беше Божјиот одговор:
"Си оставив за себе седум илјади луѓе кои не се
поклонија пред Баал." 5 Така и сега,
суштествува еден остаток, избран по
благодатта. 6 Но, ако е по благодат, тогаш не е
по дела, инаку благодатта не би била веќе
благодат.
7 Значи што? Израел не го доби она што го
бараше, туку избраните го добија, а останатите
беа закоравени, 8 како што е напишано:

"Бог им даде дух на мртвило,
очи да не гледаат и
уши да не слушаат,
сè до ден денешен."

9 И Давид зборува:

"Нивната трпеза да им биде стапица,
мрежа, камен за сопнување и одмазда!
10 Очите нека им се помрачат,
за да не гледаат!
А плеќите свиткај им ги засекогаш!"

11 Значи, велам: зарем се препнаа за да паднат?
Никако! Туку преку нивниот престап им дојде
спасение на другите народи, за да бидат самите
поттикнати на ревност. 12 Ако нивниот престап
значи богатство за светот и нивниот неуспех

богатство за другите народи, колку повеќе ќе
значи нивната целосност!

**Два вида гранки**

13Но ви зборувам вам, неевреите; бидејќи сум
апостол на неевреите, јас ја прославувам
мојата служба, 14та на некој начин да ги
поттикнам на ревност моите по тело и да
спасам некои од нив. 15Зашто, ако нивното
отфрлање е помирување за светот, што ли ќе
биде нивното прифаќање, ако не оживување од
мртвите? 16Ако еден дел е свет, свето е и
целото тесто; ако е коренот свет - и гранките
се свети.

17Но ако се откршени некои гранки, а ти,
дива маслинка, си накалемен меѓу нив и заедно
го користите сочниот корен на маслинката,
18не фали се пред гранките! Ако се фалиш, знај
дека ти не го одржуваш коренот, туку коренот
тебе! 19Ама ќе речеш: "Гранките се откршени,
за да бидам јас накалемен!" 20Токму така!
Поради неверието се откршија, а ти стоиш
преку твојата вера. 21Не гордеј се, туку имај
страв! Зашто, ако Бог не ги поштедил
природните гранки, не ќе те поштеди ни тебе.

22Следствено, погледај ги Божјата добрина и
строгост: строгоста се изразува спрема
паднатите, а Божјата добрина спрема тебе, ако
истраеш во добрината, зашто инаку и ти ќе
бидеш отсечен. 23А и тие, ако не останат во
неверието, ќе бидат накалемени, зашто Бог
може пак да ги накалеми. 24Зашто, ако ти
којшто беше отсечен од природната дива
маслинка и против природата беше накалемен
на питомата маслинка, колку полесно ќе бидат
накалемени врз сопствената маслинка оние
кои ѝ се природни.

**"Целиот Израел ќе биде спасен"**

25Не сакам, браќа, да ви остане непозната оваа
тајна, за да не мудрувате по своја мудрост: еден
дел на Израел закораве, додека не се исполни
бројот на неевреите. 26И така, целиот Израел
ќе биде спасен, како што е напишано:

"Избавителот ќе дојде од Сион;
Тој ќе ја отстрани безбожноста од Јаков,
27а тоа е Мојот завет со нив,
кога ќе им ги отстранам гревовите."

[28]Според Евангелието, тие се непријатели
заради вас, но според Божјиот избор, тие се
сакани заради татковците; [29]зашто Божјите
дарови и Неговото признание се
неотповикливи. [30]И вие Му бевте некогаш
непокорни на Бог, но сега добивте милост
поради нивната непокорност, [31]па така, значи,
и тие станаа сега непокорни, и заради милоста
која ви се укажа вам и ним исто така може сега
да им се укаже милост. [32]Зашто Бог ги стави
сите во непокорност, за да покаже милост
спрема сите.

[33]О длабочино на богатства
и на мудрост, и на Божјото знаење!
Колку се недостапни
Неговите судови и неиспитливи
патиштата Негови!
[34]Зашто и кој ја запознал
Господовата мисла?
Или кој Му бил советник?
[35]Или кој Му дал нешто однапред,
за да му биде вратено?"
[36]Зашто сè е од Него,
преку Него и за Него.
Нему нека Му е слава
во вечни векови.
Амин!

### Совети за практичен живот

**12** Затоа, браќа, ве молам, заради Божјите
милости, да ги принесете вашите тела
како жива и света богоугодна жртва. Тоа нека
биде ваша разумна служба. [2]Немојте да се
сообразувате со овој свет, туку преобразувајте
се преку обновувањето на вашиот ум, за да
можете да сфатите што е Божја волја, што е
добро, угодно и совршено!

[3]Зашто, преку благодатта што ми е дадена,
му велам на секој еден меѓу вас да не мисли за
себе повеќе отколку што треба да мисли, туку
мислите нека ви бидат насочени кон разумно
расудување, според мерата на верата која Бог
му ја доделил секому. [4]Имено, како што во
едно тело имаме многу органи, а сите органи
немаат иста функција, [5]така и ние, кои сме
многу, едно тело сме во Христос, а како
поединци - органи сме еден на друг. [6]Бидејќи

имаме разни дарови, според дадената ни
благодат: ако е пророштво, нека е сразмерно
со верата; 7ако е служење, нека се состои во
служење; ако е некој учител, нека поучува;
8ако има дар на утеха, нека утешува! Кој дава,
нека дава штедро; кој управува, нека биде
ревносен и кој покажува милост, нека го прави
тоа со радост!
9Љубовта нека ви биде нелицемерна; бегајте
од злото, држете се за доброто; 10љубете се
еден друг срдечно со братска љубов;
натпреварувајте се во почит еден спрема друг;
11Не заостанувајте во ревноста; бидете горливи
во духот, служејќи Му на Господ; 12радувајте се
во надежта, бидете истрајни во невола;
постојани во молитва! 13Помагајте им на
светиите според нивните потреби; бидете
гостољубиви!
14Благословувајте ги оние кои ве
прогонуваат; благословувајте, и не колнете!
15Радувајте се со оние што се радуваат и
плачете со оние што плачат. 16Бидете
истомисленици едни со други; не бидете
надмени, туку дружете се со понизните. Не
сметајте се сами себеси мудри.
17Никому не враќајте зло за зло; стремете се
кон она што е добро пред сите луѓе. 18Ако е
можно, доколку зависи од вас, бидете во мир со
сите луѓе; 19не одмаздувајте се вие, мили мои,
туку оставете му можност на Божјиот гнев,
зашто е напишано: "Одмаздата е Моја, Јас ќе
возвратам!- говори Господ." 20"Туку, ако твојот
непријател е гладен, нахрани го, ако е жеден
дај му да пие! Ако направиш така, со вжарени
гламни ќе му ја посипеш главата."
21Не дозволувај да те надвладее злото; туку
надвладеј го злото со добро!

**Верникот и власта**

**13** Секоја душа нека им се покорува на
претпоставените власти, зашто нема
власт, а да не е од Бога, а оние кои се
поставени, од Бог се поставени. 2Затоа, оној
кој ѝ се противставува на власта, ѝ се
противставува на Божјата уредба; а оние што
се противставуваат, ќе ја примат својата осуда.
3Зашто владетелите не се страв и трепет за
добри дела, туку за зли. Ако сакаш да не

страхуваш од власта, прави добро, па ќе бидеш
пофален од неа. 4Таа е во служба на Бог за
твое добро. Но, ако правиш зло, страхувај,
зашто таа не носи напразно меч, бидејќи е во
служба на Бог и гневно се одмаздува на оној
што прави зло. 5Затоа треба да ѝ бидеш
покорен, не само поради гневот, туку и поради
совеста.

6Затоа плаќате и даноци, зашто
управителите се Божји службеници кои се
занимаваат со тоа. 7Дајте му го секому она што
сте должни: кому данок - данокот; кому
царина- царината; кому страв- стравот; кому
чест- честа!

8Не должете никому ништо, освен да се
љубите еден друг, зашто кој го љуби
ближниот, го исполнува законот. 9Зашто
заповедите: "Не врши прељуба! Не убивај! Не
кради! Не посакувај!" - и ако има уште некоја
друга заповед, сите се содржани во овие
зборови: "Љуби го својот ближен како
себеси!" 10Љубовта не му прави зло на
ближниот; затоа, љубовта е исполнување на
законот.

11Правете го тоа, знаејќи го времето, бидејќи
е дојден часот да се разбудите од сонот; зашто
сега спасението ни е поблизу отколку кога
поверувавме. 12Ноќта речиси помина, а денот
наближи. Затоа да ги отфрлиме делата на
темнината и да се облечеме во оружјето на
светлината! 13Да живееме пристојно како дење,
не во гозби и пијанство, не во блуд и прељуба,
не во препирки и љубомора, 14туку загрнете се
со нашиот Господ Исус Христос, и не
задоволувајте ги похотите на телото.

**Зошто го судиш брата си?**

**14** Примајте го слабиот во верата, но не за
да го судите неговото мислење! 2Еден
верува дека смее да јаде сѐ, а оној кој е слаб,
јаде само зеленчук. 3Оној што јаде, нека не го
презира оној што не јаде; а оној што не јаде,
нека не го осудува оној што јаде, зашто Бог го
прифатил таков. 4Кој си ти, што судиш туѓ
слуга? Тој стои или паѓа пред својот господар,
а ќе стои зашто Господ е силен да го поткрепи.

5Еден ги разликува деновите, а друг сите
денови ги смета еднакви. Секој нека биде

наполно уверен во своето мение! [6]Кој го
почитува денот, тоа го прави за Господ; кој
јаде, јаде за Господ, бидејќи Му благодари на
Бог; и кој не јаде, за Господ не јаде и Му
благодари на Бог. [7]Никој од нас не живее за
себеси и никој не умира за себеси, [8]зашто ако
живееме, живееме за Господ; ако умираме -
умираме за Господ. Затоа, живееме ли или
умираме, Господови сме.
[9]Христос, всушност, и затоа умре и оживеа,
за да биде Господар и над мртвите и над
живите. [10]А ти, зошто го осудуваш својот брат?
Или ти, зошто го презираш својот брат?
Зашто, сите ќе застанеме пред Божјиот судски
престол, [11]бидејќи е напишано:

"Затоа што Сум жив - вели Господ -
пред Мене ќе клекне секое колено;
и секој јазик ќе Го признае Бога."

[12]И така, секој од нас за себе ќе одговара пред
Бог.

### Слободата на христијаните

[13]Затоа, да не се осудуваме веќе еден со друг,
туку подобро да мислиме за тоа никој да не
поставува пред братот пречки или соблазни!
[14]Знам, и уверен сум во Господ Исус, дека
ништо не е нечисто само по себе, туку само за
оној кој смета дека нешто е нечисто, за него е
нечисто. [15]Зашто, ако е нажален твојот брат
заради јадење, ти веќе не постапуваш според
љубовта. Не сотирај го со твоето јадење оној
за кого Христос умре. [16]И така, не дозволувајте
да се хули на вашето добро! [17]Зашто Божјото
царство не се состои од јадење и пиење, туку
од праведност, мир и радост во Светиот Дух.
[18]Оној кој со ова Му служи на Христос, е по
волја на Бог и е ценет од луѓето.
[19]И така, да се стремиме кон она што е за
мир и за заемно надградување! [20]Не урнисувај
го Божјото дело заради јадење! Сѐ е чисто, но
е зло за човекот, кој јадејќи наведува на грев.
[21]Добро е да не се јаде месо, ниту да се пие
вино, ни да се прави нешто поради што твојот
брат се соблазнува.
[22]Верата што ја имаш, имај си ја за себе пред
Бог! Блажен е оној кој не се осудува себеси за

она што го смета за добро. [23]А оној кој се
сомнева кога јаде, се осудува, зашто не јаде од
вера; а сè што не е од вера, грев е.

### Изградувајте се еден со друг

**15** Ние, силните, должни сме да ги носиме
слабостите на слабите, а не да се
однесуваме како што нам ни годи. [2]Секој од
нас нека се грижи да му угоди на ближниот, за
негово надградување, [3]зашто ни Христос не Си
угодуваше Сам на Себеси, туку како што е
напишано: "Хулите на оние кои Те хулеа,
паднаа на Мене." [4]И сè што било напишано
некогаш, напишано ни е нам за поука, за да
имаме надеж преку трпението и преку утехата
од Писмата.

[5]А Бог на трпението и утехата нека ви даде
едномисленост меѓу вас според Исус Христос,
[6]за да Го славите еднодушно и едногласно, Бог,
Таткото на нашиот Господ Исус Христос.

[7]Затоа прифатете се еден со друг, како што
и Христос ве прифати за Божја слава! [8]Зашто
јас велам дека Христос стана слуга на
обрежувањето поради Божјата вистина, за да
ги потврди ветувањата дадени на татковците;
[9]а и за народите да Го прославуваат Бог
поради Неговата милосрдност, како што е
напишано:

"Затоа ќе Те признаам меѓу народите
и ќе Му пеам на Твоето име."

[10]И пак рече:

" Веселете се, о народи,
со Неговиот народ!"

[11]И пак:

"Славете Го Господа сите народи!
Нека Го прославуваат сите луѓе!"

[12]И пак Исаија вели:

"Ќе се јави подник
од Јесеевиот корен,
и Оној Кој станува
за да владее над народите,
во Него ќе се надеваат народите!"

[13]А Бог на надежта да ве исполни со сета
радост и мир во верата, та преку силата на
Светиот Дух да изобилувате во надежта.

### Павловата верност на Евангелието

[14]И јас самиот, браќа мои, уверен сум за вас,
дека сте и самите полни со добрина, исполнети
со секакво знаење и дека можете да се
поучувате еден со друг. [15]Но, за некои работи
ви пишав малку послободно, за да ве потсетам
дека поради благодатта која ми беше дадена од
Бог, [16]за да Му бидам служител на Исус
Христос меѓу неевреите, вршејќи света служба
за Божјото Евангелие, та неевреите како мој
принос да бидат угодни, и осветени преку
Светиот Дух.

[17]И така, во Христос Исус најдов причина за
пофалба во нештата кои се однесуваат на Бог,
[18]зашто не се осмелувам да зборувам за нешто
друго освен за она што Христос го изврши
преку мене, од кое произлезе послушноста на
народите преку збор и дело, [19]со силата на
знаци и чуда, со силата на Духот, така што од
Ерусалим и наоколу, сѐ до Илирик, наполно го
проповедав Христовото Евангелие. [20]Но, при
тоа не се стремев да го проповедам
Евангелието таму каде што Христовото име
веќе беше познато, за да не ѕидам врз туѓ
темел, [21]туку како што е напишано:

"Ќе Го видат оние на кои ништо
не им беше навестено за Него,
и ќе разберат оние кои не беа чуле."

[22]Заради тоа многупати бев спречен да дојдам
кај вас.

[23]Но сега, бидејќи веќе немам поле за работа
во овие краишта и затоа што копнеам веќе
многу години да дојдам кај вас [24]кога ќе одам
за Шпанија, се надевам дека ќе ве видам на
минување и дека вие ќе ме испратите оттаму,
откако најнапред ќе се порадувам малку со вас.
[25]А сега одам за Ерусалим за да им послужам
на светиите, [26]зашто Македонија и Ахаја од сѐ
срце собраа помош за бедните меѓу светиите
во Ерусалим. [27]Навистина, им беше мило да го
сторат тоа, а и должни им се; зашто како што
неевреите станаа соучесници во нивните

духовни богатства, така тие се должни да им
послужат во материјалните потреби. 28 Кога ќе
го завршам ова и кога ќе им го доставам овој
нивни плод, ќе тргнам за Шпанија минувајќи
откај вас. 29 А знам дека доаѓајќи кај вас, ќе
дојдам со целосен Христов благослов.
30 Покрај тоа, ве молам, браќа, преку нашиот
Господ Исус Христос и преку љубовта на
Духот, да се борите заедно со мене, молејќи Му
се на Бог за мене, 31 за да се избавам од
непокорните во Јудеја и за да им биде по волја
мојата служба на светиите во Ерусалим, 32 та да
можам, по Божја волја, радосно да дојдам кај
вас и да се освежам заедно со вас. 33 А Бог на
мирот нека е со сите вас, Амин!

**Поздрави**

**16** Ви ја препорачувам нашата сестра
Фиба, која е на служба во црквата во
Кенхреа: 2 да ја примите во Господ, како што
им прилега на светии, и помогнете ѝ во сè што
ќе има потреба од вас; зашто и таа им
помагаше на мнозина, а и мене самиот.
3 Поздравете ги Прискила и Акила, моите
соработници во Христос Исус, 4 кои ги
ризикуваа своите глави за мојот живот и на
кои не им благодарам само јас, туку и сите
цркви на неевреите.
5 Поздравете ја и црквата во нивниот дом.
Поздравете го мојот мил Епенет, кој е
првиот обратеник на Азија во Христос!
6 Поздравете ја Марија, која многу се
трудеше за вас!
7 Поздравете ги Андроник и Јуниј, моите
сонародници и другари во заточеништвото; кои
имаат углед меѓу апостолите и кои поверуваа
во Христос пред мене.
8 Поздравете го Амплиат, мојот мил во
Господ!
9 Поздравете ги Урбан, нашиот соработник
во Христос, и мојот мил Стахиј!
10 Поздравете го Апелиј, проверениот во
Христос! Поздравете ги оние од домот на
Аристобул!
11 Поздравете го мојот сонародник Иродион!
Поздравете ги и оние од Нарцисовиот дом, кои
се во Господ!
12 Поздравете ги Трифена и Трифоса, кои се

трудат во Господ! Поздравете ја милата
Персида, која многу се трудеше во Господ!
13 Поздравете го Руф, избраниот во Господ, и
неговата мајка и моја!
14 Поздравете ги Асинкрит, Флегонт, Ерма,
Патроб, Ермија и браќата кои се со нив!
15 Поздравете ги Филолог и Јулија, Нереј и
неговата сестра, потоа Олимп и сите светии,
кои се со нив!
16 Поздравете се еден со друг со свет целив!
Ве поздравуваат сите Христови цркви.

**Поттик кон единство**

17 Ве молам, браќа, чувајте се од оние кои
прават раздори и препирки против учењето
кое го научивте, и бегајте скраја од нив!
18 Зашто, таквите не Му служат на нашиот
Господ Христос, туку на својот стомак, и со
благи и ласкави зборови ги заведуваат срцата
на простодушните. 19 Вашата послушност им е
позната на сите. Затоа се радувам за вас, но
сакам да бидете мудри за доброто, а неупатени
во злото!
20 А Бог на мирот наскоро ќе го сотре
сатаната под вашите нозе. Благодатта на
нашиот Господ Исус нека биде со вас!
21 Ве поздравуваат мојот соработник Тимотеј
и моите сонародници Луциј, Јасон и Сосипатар.
22 Ве поздравувам во Господ и јас, Тертиј, кој
го напиша ова писмо.
23 Ве поздравува Гај, домаќинот мој и на
целата црква. Ве поздравуваат градскиот
благајник Ераст и братот Кварт. 24 Благодатта
на нашиот Господ Исус Христос да биде со
сите вас!

**Славопој**

25 А на Оној кој може да ве утврди - според
моето Евангелие и според проповедта за Исус
Христос, согласно со откровението на тајната
за која се молчеше од дамнина, 26 а сега се јави
преку пророчките списи и по заповед на
вечниот Бог им беше соопштена на сите
народи, приведувајќи ги кон послушност на
верата, 27 - на единствениот мудар Бог, нека
биде слава преку Исус Христос во сите векови.
Амин!

# Првото послание на Павле до Коринќаните

## Првото послание на Павле до Коринќаните

1 Павле, преку Божјата волја повикан
апостол на Исус Христос, и братот Состен,
[2]до Божјата црква во Коринт, до осветените во
Христос Исус, повиканите светии, заедно со
сите кои на секое место го повикуваат името
на Исус Христос, нивни и наш Господ.
[3]Благодат вам и мир од Бог, нашиот Татко, и
од Господ Исус Христос.
[4]Секогаш Му благодарам на својот Бог за
вас, за Божјата благодат што ви е дадена во
Христос Исус, [5]зашто во Него се збогативте во
сè, во секој говор и секое знаење, [6]како што и
Христовото сведоштво се утврди во вас, [7]така
што да не ви недостига ниеден дар, чекајќи го
нестрпливо откровението на нашиот Господ
Исус Христос; [8]Кој ќе ве утврдува докрај, за да
бидете беспрекорни во денот на нашиот
Господ Исус Христос. [9]Верен е Бог, преку
Кого сте повикани во заедништво со Неговиот
Син, Исус Христос, нашиот Господ.

## Поттик кон единство

[10]Браќа, ве молам во името на нашиот Господ
Исус Христос, сите да зборувате исто и да нема
раздори меѓу вас, туку да бидете совршено
соединети во еден ум и во една мисла. [11]Имено,
браќа мои, домашните на Хлое ми јавија дека
меѓу вас има препирки. [12]Со ова сакам да кажам
дека секој од вас зборува: 'Јас сум Павлов', 'Јас
сум Аполосов', 'Јас пак Кифин', а 'Јас Христов'.
[13]Дали Христос се раздели? Дали Павле
беше распнат за вас? Во Павлово ли име бевте
крстени? [14]Му благодарам на Бог, што никого
од вас не крстив, освен Крисп и Гај, [15]за да не
рече некој дека сте крстени во моето име. [16]Го
крстив уште и Стефановиот дом; натаму не

знам дали сум крстил некој друг. [17]Зашто
Христос не ме испрати да крштавам, туку да го
проповедам Евангелието, не со говорничка
мудрост - за Христовиот крст да не го изгуби
своето значење.

**Вистинита и лажна мудрост**

[18]Зашто, словото за крстот е безумство за оние
кои гинат, а за нас кои се спасуваме, Божја
сила, [19]зашто е напишано:

"Ќе ја уништам мудроста на мудрите
и ќе го отфрлам разумот на умните."

[20]Каде е мудрецот? Каде е законикот? Каде е
толкувачот на овој век? Не ја претвори ли Бог
мудроста на светов во безумие. [21]Зашто,
откако при Божјата мудрост светот не Го
позна Бог, Негова волја беше преку
безумството на проповедањето да ги спаси
оние кои веруваат. [22]Зашто Евреите бараат
знаци, а Грците се стремат кон мудрост, [23]но
ние Го проповедаме распнатиот Христос, Кој е
камен на сопнување за Евреите и безумство за
народите, [24]а за повиканите, како Евреи така и
Грци, Христос, Божјата сила и Божјата
мудрост. [25]Зашто безумното од Бог, помудро е
од луѓето, и немоќното од Бог, помоќно е од
луѓето.

[26]Браќа, земете го предвид вашето
призвание, дека немаше многумина мудри по
тело, немаше многумина силни, ниту
многумина од благороден род, [27]но, Бог го
избра она што е безумно во светот, за да ги
посрами мудрите; она што е немоќно во
светот, Бог го избра за да ги посрами силните;
[28]и она што е ништожно, што е презрено во
светот и она што се смета за ништо, Бог го
избра за да го поништи она што е нешто, [29]за
да не може ниту еден да се фали пред Бог.
[30]Преку Него сте и вие во Христос Исус, Кој ни
стана мудрост од Бог, праведност, осветување
и откуп, [31]токму како што е напишано: "Кој се
фали, во Господ да се фали!"

**Божјата сила**

**2** А јас, кога дојдов кај вас, браќа, не дојдов со
надмоќен говор или мудрост, навестувајќи

ви го Божјото сведоштво; [2]зашто решив да не
знам меѓу вас ништо друго, освен Исус Христос,
и тоа распнатиот. [3]И јас бев со вас во немоќ, во
страв и во многу трепет, [4]и мојата порака и
мојата проповед не се состоеја во убедливи
зборови на мудроста, туку во пројава на Духот
и силата, [5]та вашата вера да не почива врз
човечка мудрост, туку врз Божја сила.

**Вистинита мудрост**

[6]Па сепак, говориме за мудрост меѓу оние кои се
зрели; но не мудроста на ова време ни на
владетелите на денешницата, кои се минливи,
[7]туку говориме за Божјата мудрост, во тајна,
скриена, која Бог од дамнина ја предопределил
за наша слава; [8]мудрост која не ја разбрал ниту
еден од владетелите на денешницата, зашто ако
ја беа разбрале, немаше да Го распнат Господ на
славата; [9]туку, како што е напишано:

"Што око не видело,
што уво не чуло
и што во човечко срце не дошло,
тоа Бог го подготви
за оние кои Го љубат."

[10]А Бог ни го откри тоа нам преку Духот,
зашто Духот испитува сè, па дури и Божјите
длабочини. [11]Зашто, кој од луѓето знае што е
во човекот, освен човечкиот дух што е во
него? Па така, никој не знае што има во Бог,
освен Божјиот Дух. [12]А ние не го примивме
духот на овој свет, туку Духот Кој е од Бог, за
да ги знаеме нештата што Бог дарум ни ги дал.
[13]Нешта кои не ги зборуваме со зборови
научени од човечка мудрост, туку научени од
Духот, изразувајќи го духовното со духовни
зборови. [14]А душевниот човек не го прима она
што е од Божјиот Дух, зашто тоа е безумство
за него, и не може да го разбере, зашто за тоа
треба да расудува на духовен начин.
[15]Духовниот човек пак, испитува сè, а него
никој не го испитува, [16]зашто:

"Кој го запозна Господовиот ум,
за да Го поучи?"

А ние го имаме Христовиот ум.

## Исус е темелот

3 Јас, браќа, не можев да ви зборувам како
на духовни, туку како на телесни, како на
деца во Христос. 2Со млеко ве напоив, а не со
тврда храна, зашто уште не сте способни да ја
примите. А ни сега не сте способни, 3зашто сè
уште сте телесни. Не сте ли телесни и не
живеете ли како обичните луѓе, штом меѓу вас
има завист и препирки? 4Не сте ли телесни
кога еден зборува: "Јас сум Павлов", а друг:
"Јас сум Аполосов?"
5Па што е Аполос? Што е Павле?
Служители преку кои вие поверувавте и тоа
според она, колку кому Господ му дал. 6Јас
посадив, Аполос наводи, но Бог направи да
расте. 7Затоа, ниту оној кој сади е нешто, ниту
оној кој полева, туку Бог Кој прави да расте.
8А оној кој сади и оној кој полева, едно се, но
секој ќе ја прими својата награда според својот
труд. 9Ние сме Божји соработници, а вие сте
Божја нива, Божја градба.
10Според Божјата благодат, која ми беше
дадена, јас, како мудар ѕидар, поставив основа,
а друг гради врз неа. Но секој да внимава како
гради врз неа. 11Зашто, никој не може да
постави друга основа, освен онаа што е
поставена, која е Исус Христос. 12Ако некој врз
оваа основа ѕида со злато, сребро, скапоцени
камења, дрво, сено, слама, 13сечие дело ќе
излезе на видело; денот ќе го покаже, зашто ќе
се открие преку оган; а огнот ќе ја испита
вредноста на сечие дело. 14Оној, кому ќе му
остане тоа што го градел, ќе прими награда; 15а
оној чие дело ќе изгори, тој ќе претрпи загуба,
а самиот ќе се спаси, но така како низ оган.
16Не знаете ли дека сте Божји храм и дека
Божјиот Дух живее во вас? 17Ако некој го
урива Божјиот храм, Бог ќе го урне него,
зашто Божјиот храм е свет, а тоа сте вие.
18Никој нека не се мами. Ако некој меѓу вас
мисли дека е мудар во овој свет, нека стане
безумен, за да може да стане мудар, 19зашто
мудроста на овој свет е безумство пред Бог!
Зашто напишано е: "Тој ги разоткрива
мудрите во нивното лукавство." 20И пак:
"Господ ги знае мислите на мудрите, знае дека
се суетни." 21Затоа никој да не се фали со луѓе!
Зашто сè е ваше, 22било да е Павле, или

Аполос, или Кифа, или светот, или животот,
или смртта, или сегашноста, или иднината, сè
ви припаѓа вам, [23]а вие Му припаѓате на
Христос, а Христос на Бог.

4 И така, секој човек, во таа смисла, нека нè
смета за Христови служители и за
управители на Божјите тајни! [2]А од
управителите натаму се бара секој да се
покаже доверлив. [3]За мене сосем малку ми
значи што ме осудувате вие или друг човечки
суд, всушност ни самиот јас не се судам себеси.
[4]Зашто сум свесен дека во ништо не сум
виновен, но со тоа не сум оправдан. Туку,
Господ е Тој Кој ќе ме суди. [5]Затоа не судете
ништо предвреме, пред да дојде Господ, Кој ќе
го изнесе на видело скриеното во темнина и ќе
ги открие намерите на срцата, и тогаш сечија
пофалба ќе дојде од Бог.

[6]А врз себе и врз Аполос покажав пример,
браќа, заради вас, за да научите од нас да не
мудрувате повеќе од она што е напишано, за да
не се вообрази ниту еден за сметка на друг.
[7]Зашто, кој те смета за поинаков? Има ли
нешто, што не си примил? И така, ако си
примил, зошто се фалиш како да не си
примил?

[8]Веќе се наситивте, се обогативте, без нас се
зацаривте. И камо да се бевте зацариле, та и
ние да владееме со вас! [9]Зашто, ми се чини,
Бог нè постави нас апостолите последни, како
осудени на смрт; зашто станавме јавен приказ
пред светот, како на ангелите така и на луѓето.
[10]Ние сме безумни заради Христос, а вие сте
мудри во Христос! Ние сме немоќни, а вие сте
силни; вие сте со чест, а ние без чест. [11]До овој
час гладуваме и жеднееме, и необлечени сме, и
нè бијат, и талкаме, [12]и се трудиме работејќи со
своите раце. Кога нè навредуваат, ние
благословуваме; кога нè прогонуваат, ние
поднесуваме; [13]кога нè клеветат, ние им се
обраќаме благо. Станавме како отпадок за
светот, како смет исфрлен од сите, сè досега.

[14]Не го пишувам ова за да ве засрамам, туку
за да ве предупредам како мои мили чеда,
[15]зашто, ако имате безбројни воспитувачи во
Христос, сепак немате многу татковци, зашто
јас ви станав татко во Христос Исус преку
Евангелието. [16]Затоа, ве молам угледајте се на

мене. [17]Затоа и го испратив кај вас Тимотеј,
моето мило и верно чедо во Господ. Тој ќе ви
напомне за моите патишта во Христос, како
што поучувам насекаде и во секоја црква.
[18]Некои се вообразија, како да нема да
дојдам кај вас. [19]Но наскоро ќе дојдам кај вас,
ако сака Господ, и тогаш ќе ги дознаам не
зборовите на оние вообразените, туку нивната
сила, [20]зашто Божјото царство не се состои во
зборови, туку во сила. [21]Што сакате? Да дојдам
кај вас со прачка или со љубов и со кроток
дух?

**За редот и дисциплината во црквата**

**5** Всушност, се зборува дека меѓу вас има
блудство, и тоа такво какво што нема ни
меѓу безбожниците, дека некој ја има
татковата жена. [2]А вие уште се вообразивте и
не жалите; нека биде отстранет од вашата
средина оној што го направил тоа дело!
[3]Зашто, иако во телото сум отсутен, присутен
сум во духот, и јас веќе го осудив оној кој го
направил тоа како да сум присутен. [4]Кога во
името на нашиот Господ Исус ќе се соберете
вие и јас со мојот дух, со силата на нашиот
Господ Исус, [5]да го предадете таквиот на
сатаната, за пропаст на неговото тело, за да
биде спасен неговиот дух во денот на Господ
Исус.
[6]Вашето фалење не е добро. Не знаете ли
дека малку квас го потквасува целото тесто?
[7]Исчистете се од стариот квас, за да бидете
ново тесто, како што сте бездруго бесквасни.
Зашто и Христос, нашето пасхално јагне, беше
жртвувано за нас. [8]Затоа треба да празнуваме
не со стариот квас, ниту со квасот на злобата и
пакоста, туку *со* бесквасниот леб на
искреноста и вистината.
[9]Во моето писмо ви напишав, да не станувате
блиски со блудници, [10]но воопшто не мислев на
блудниците од овој свет, или со алчните, или со
измамниците, или со идолопоклонците, зашто
тогаш би требало да излезете од светот. [11]Но
сега ви напишав да не станувате блиски со оној
кој се нарекува брат, а блудник е или алчен,
или идолопоклоник, или пцујач, или пијаница
или измамник. Со таков и да не јадете!
[12]Зашто, моја работа ли е да ги судам оние

кои се надвор? Зар вие не им судите на оние
кои се внатре? 13 А Бог ќе им суди на оние кои
се надвор. "Отстранете го злиот од вашата
средина!"

## За споровите меѓу верниците

6 Се осмелува ли некој од вас, ако има спор
со друг, да оди на суд пред неправедните, а
не пред светиите? 2Или не знаете ли дека
светиите ќе му судат на светот? И ако вие ќе
му судите на светот, не сте ли достојни да
судите во малите спорови? 3Не знаете ли дека
ние ќе им судиме на ангелите! А камо ли на
делата од овој живот! 4И така, ако имате
поставено судови за работите од овој живот,
дали ги поставувате за судии оние кои се малку
ценети во црквата! 5Зборувам за ваш срам.
Вистина ли е дека меѓу вас нема ниеден мудар,
кој би можел да пресуди меѓу своите браќа,
6туку брат се суди со брат, и тоа пред
неверници?
7Без сомнение, тоа е веќе за сите вас пораз,
штом имате парници помеѓу себе. Зошто
поарно не претрпите неправда? Зошто поарно
не претрпите штета? 8Впрочем, вие самите ги
онеправдувате и оштетувате, и тоа браќата!
9Или не знаете дека неправедните нема да го
наследат Божјото царство? Не мамете се! Ни
блудниците, ни идолопоклониците, ни
прељубниците, ни полово изопачените, ни
хомосексуалците, 10ни крадците, ни алчните, ни
пијаниците, ни клеветниците, ни измамниците,
нема да го наследат Божјото царство. 11 А
некои од вас беа такви. Но, бевте измиени, и
бевте осветени, и бевте оправдани во името на
нашиот Господ Исус Христос и во Духот на
нашиот Бог.

## Злоупотреба на христијанската слобода

12Сè ми е дозволено, но не е сè полезно. Сè ми
е дозволено, но не сакам ништо да завладее
над мене. 13Храната е за стомакот, а стомакот
за храната, но Бог ќе ги уништи и едното и
другото. Телото не е за блудство, туку за
Господ, а Господ е за телото; 14Бог, Кој Го
воскресна Господ, ќе нè воскресне и нас со
Својата моќ. 15Не знаете ли дека вашите тела
се Христови органи? И така, да ги земам ли

Христовите органи и да ги направам органи на
блудница? Никако! [16]Или не знаете дека оној
кој ќе се соедини со блудница станува едно
тело со неа? Зашто Тој рече: "Обата ќе станат
едно тело." [17]А кој се соединува со Господ,
еден дух е со Него.

[18]Бегајте од блудство! Секој грев што
човекот го прави, е надвор од телото, а
блудникот греши против своето сопствено
тело. [19]Или не знаете дека вашето тело е храм
на Светиот Дух Кој е во вас, Кого го имате од
Бог, па дека не си припаѓате на себеси?
[20]Зашто скапо сте платени. Затоа, прославете
Го Бог во своето тело.

### За бракот

**7** А што се однесува до она за што ми
пишавте, добро е за човекот да не се
допира до жена, [2]но поради блудство секој маж
нека си има своја жена и секоја жена свој маж.
[3]Мажот нека ја исполнува својата должност
спрема својата жена, а исто така и жената
спрема својот маж! [4]Жената нема власт над
своето тело, туку мажот. Исто така и мажот
нема власт над своето тело, туку жената. [5]Не
лишувајте се еден од друг, освен по договор, за
некое време, за да се посветите на молитва.
Потоа состанете се пак, за да не ве искушува
сатаната заради недостиг на воздржливост.
[6]Ова ви го велам како отстапка, а не како
заповед. [7]Јас би сакал сите луѓе да бидат исти
како мене. Но секој има од Бог свој дар, еден
ваков, а друг онаков.

[8]На неженетите и на вдовиците им велам
дека е добро за нив да останат исто како мене.
[9]Но, ако не можат да се воздржуваат, нека се
женат и мажат, зашто е подобро да стапат во
брак отколку да се распалуваат.

[10]А на сопружниците им наложувам не јас,
туку Господ: жената да не го напушта мажот
[11](ако го напушти, нека остане немажена или
нека се помири со својот маж); и мажот да не ја
остава својата жена.

[12]А на другите им велам јас, а не Господ: ако
некој брат има жена која не верува, а која се
согласува да живее со него, да не ја напушта!
[13]А жената која има маж, кој не верува, а кој се
согласува да живее со неа, да не го напушта

мажот, [14]зашто мажот кој не верува, се
осветува преку жената, а жената која не
верува, се осветува преку мажот. Инаку
вашите деца би биле нечисти, а сега се свети.
[15]Но, ако оној кој не верува замине - нека
замине! Во таков случај, братот или сестрата
не се обврзани, бидејќи Бог нè повикал да
живееме во мир. [16]Зашто, откаде знаеш ти,
жено, дали не ќе го спасиш мажот? Или откаде
знаеш ти, мажу, дека не ќе ја спасиш жената?
[17]Впрочем, секој нека оди онака, како што
Господ му доделил, како што Бог го повикал!
Така наредувам по сите цркви. [18]Ако
повиканиот е веќе обрежан, да не стане
необрежан; ако ли е необрежан, да не се
обрежува! [19]Обрежувањето е ништо, и
необрежувањето е ништо, а она што е важно е
извршувањето на Божјите заповеди. [20]Секој
нека остане онаков каков што е повикан!
[21]Ако си повикан како роб? Не грижи се! Но,
ако можеш да станеш слободен, подобро
искористи го тоа, [22]зашто оној кој е повикан во
Господ како роб, слободен е во Господ; исто
така, и оној кој е повикан како слободен,
Христов роб е. [23]Скапо сте платени! Не
станувајте им робови на луѓето! [24]Браќа, секој
нека остане пред Бог во она во што бил, кога
бил повикан.

### За девиците

[25]За девиците немам заповед од Господ, но го
кажувам своето мнение како таков, кој по
Господовата благодат, е достоен за доверба.
[26]Според тоа, сметам дека ова е добро заради
сегашната потреба: дека е добро за човекот да
остане таков, како што си е. [27]Сврзан ли си со
жена, не барај развод! Разврзан ли си од жена,
не барај жена! [28]Но, и да се ожениш, не
грешиш; а ни девицата не греши ако се омажи.
Но, таквите ќе имаат телесни неволи во
животот, а јас пак се обидувам да ве поштедам.
[29]Браќа, ви го велам ова: времето е кратко,
па затоа оние кои имаат жени, да бидат како да
ги немаат, [30]и оние кои плачат, како да не
плачат; и оние кои се радуваат, како да не се
радуваат; и оние кои купуваат, како да не
поседуваат; [31]и оние кои го ползуваат овој свет,
како да не го ползуваат потполно, зашто
поминува обликот на овој свет.

32 Но би сакал да не бидете загрижени. Оној
кој не е во брак, се грижи за она што е
Господово: како да Му угоди на Господ. 33 А
женетиот се грижи за земното: како да ѝ угоди
на жената, 34 та вниманието му е поделено.
Немажената жена, девицата, се грижи за
Господовото, за да биде света во телото и во
духот; а мажената се грижи за световното,
како да му угоди на својот маж. 35 Ова го
зборувам за ваша сопствена полза. Не за да ве
ограничам, туку за да се истакне пригодното и
да немате непопречена посветеност спрема
Господа.
36 Мисли ли некој дека постапува неприлично
со својата девица, која навлегла во години, и
дека така треба да биде, нека прави како што
сака: не греши, нека се мажи! 37 А оној, кој стои
цврсто во своето срце и нема потреба, туку
владее со својата волја, и решил во своето срце
да ја запази својата девица, добро прави.
38 Значи, оној што ќе ја омажи својата девица
добро прави, а оној што ќе ја омажи, прави
подобро.
39 Жената е врзана додека мажот ѝ е жив.
Ако ѝ умре мажот, слободна е да се премажи
за кого сака, но само во Господ! 40 А, според
моето мислење, ќе биде посреќна ако си остане
така; а мислам дека и јас Го имам Божјиот Дух.

**За нешта жртвувани на идоли**

8 Што се однесува до идолските жртви,
знаеме дека сите ние имаме знаење.
Знаењето воображува, а љубовта надградува.
2 Ако некој мисли дека знае нешто, тој сè уште
не знае како што треба да знае! 3 Но, ако некој
Го љуби Бога, него Бог го познава.
4 И така, во однос на јадењето на идолски
жртви, знаеме дека идолот не е ништо во
светот и дека нема друг Бог освен Единиот.
5 Зашто, дури и да има таканаречени богови,
било на небото, било на земјата - како што има
многу богови и многу господари - 6 сепак, ние
имаме еден Бог, Таткото, од Кого е сè и за
Кого постоиме ние, и еден Господ Исус
Христос, преку Кого е сè, и преку Кого
суштествуваме и ние.
7 Но, сите го немаат ова знаење. Имено,
некои што се досега навикнати на идолите - ја

јадат храната како идолска жртва, и така се
осквернува нивната слаба совест. [8]Меѓутоа
храната не нè прави угодни на Бог: ниту
губиме нешто, ако не јадеме, ниту добиваме
нешто, ако јадеме.

[9]Но внимавајте оваа ваша слобода да не им
стане камен за сопнување на слабите! [10]Зашто
ако некој те види тебе, кој имаш познавање,
како седиш на трпеза во идолски храм, нема ли
неговата совест, бидејќи е слаба, да биде
поттикната да јаде од жртвуваното на
идолите? [11]И заради твоето познавање
загинува слабиот, братот за кого Христос
умре. [12]Значи, грешејќи против браќата и
ранувајќи ја нивната слаба совест, грешите
против Христос. [13]Затоа, ако храната го
наведува на грев мојот брат, нема воопшто да
јадам месо довека, за да не го наведувам на
грев својот брат.

**Неопходноста од самоодрекување**

9 Не сум ли слободен? Не сум ли апостол?
Не го видов ли Исус, нашиот Господ? Не
сте ли вие мое дело во Господ? [2]Ако на
другите не сум им апостол, вам сум ви: зашто
вие сте печат на моето апостолство во Господ.

[3]Ова е мојата одбрана пред оние кои ме
испитуваат. [4]Немаме ли право да јадеме и
пиеме? [5]Немаме ли право да водиме сестра,
верна жена, како и другите апостоли,
Господовите браќа и Кифа? [6]Или само јас и
Варнава немаме право на издршка?

[7]Кој војник служел некогаш на своја сметка?
Кој сади лозје, а не јаде од неговиот плод? Или
кој пасе стадо, а не го ползува млекото од
стадото? [8]Го зборувам ли ова само како човек?
Не го вели ли ова и Законот? [9]Зашто, во
Мојсеевиот Закон е напишано: "Не врзувај му
ја устата на волот додека врши!" - Зар Бог се
грижи за воловите? [10]Или го вели тоа главно
поради нас? Да, тоа е напишано поради нас,
зашто оној што ора, треба да ора во надеж и
кој врши, да врши во надеж дека ќе добие
нешто. [11]Ако ние посеавме во вас духовни
нешта, дали е премногу ако ожнееме од
вашите земни нешта? [12]Ако други го имаат тоа
право над вас, немаме ли ние поголемо?

Но ние не се служиме со тоа право, туку
поднесуваме сè, за да не му поставиме некаква
пречка на Христовото Евангелие. 13Не знаете
ли дека од храмот се хранат оние кои
исполнуваат света служба и дека служителите
на жртвеникот добиваат дел од жртвеникот?
14Така, Господ им нареди на оние што го
проповедаат Евангелието, да живеат од
Евангелието.

15А јас не се ползував со ништо од сето тоа.
А и ова не го напишав за да се постапува така
во мојот случај, зашто за мене е подобро да
умрам, отколку некој да ми ја уништи
пофалбата. 16Ако пак го проповедам
Евангелието нема за што да се фалам, зашто
тоа ми е обврска. И тешко мене, ако не го
проповедам Евангелието! 17Ако го правам тоа
доброволно, имам награда; но, ако не го
правам по своја волја, тогаш ми е доверено на
управување. 18Која е тогаш мојата награда?
Проповедајќи, бесплатно да го давам
Евангелието и да не го исползувам наполно
своето право од Евангелието.

19Навистина, иако сум слободен од сите, им
станав роб на сите, за да ги придобијам што
повеќе. 20На Евреите им станав како Евреин,
за да ги придобијам; на оние кои се под
Законот им станав како под Законот, иако не
сум под Законот, за да ги придобијам оние што
се под Законот. 21На оние што се без закон,
како без закон, иако не сум без Божјиот
Закон, туку сум под Христовиот Закон, за да
ги придобијам оние што се без закон. 22За
немоќните станав немоќен, за да ги придобијам
немоќните; на сите им станав сè, та по секаков
начин да спасам некои. 23А сето тоа го правам
заради Евангелието, за да имам дел во него.

24Не знаете ли дека на трката трчаат сите
натпреварувачи, но само еден ја добива
наградата! Трчајте така и вие, за да добиете!
25Секој натпреварувач се воздржува од сè: тие,
за да добијат распадлив венец, а ние
нераспадлив. 26Затоа јас трчам така, не
бесцелно; и удирам, не како во празно, 27туку
го совладувам своето тело и го правам свој
роб, та јас кој им проповедав на другите, да не
бидам самиот исклучен.

**Поука од историјата на Израел**

**10** Не сакам да ви биде непознато, браќа,
дека сите наши татковци беа под
облакот и сите минаа низ морето [2]и сите се
крстија во Мојсеј, во облакот и во морето; [3]и
сите јадеа иста духовна храна; [4]и сите пиеја
иста духовна напивка; зашто пиеја од
духовната Карпа, која ги придружуваше, а
Карпата беше Христос. [5]Но Бог не беше
задоволен со повеќето од нив, и беа погубени
во пустината.
[6]А тие нешта станаа примери за нас, за да
немаме зли желби, како што ги имаа тие. [7]И не
бидете идолопоклоници како некои од нив,
како што е пишано: "Народот седна да јаде и
пие, а потоа стана да игра!" [8]Ниту
блудствувајте, како што блудствуваа некои од
нив, и во еден ден паднаа дваесет и три илјади!
[9]Ниту да Го искушуваме Господ, како што Го
искушуваа некои од нив, и загинаа од змии.
[10]Ниту да негодувате, како што негодуваа
некои од нив, и загинаа од сотирачот!
[11]А сето тоа им се случи за пример ним и е
запишано за поука нам, на кои им наближуваат
последните времиња. [12]И така, секој кој мисли
дека стои, нека внимава да не падне! [13]Никакво
искушение не ве наваса, освен човечкото. А
Бог е верен и не ќе дозволи да бидете
искушувани над вашите сили, туку заедно со
искушението ќе ви даде и излез, за да можете
да го издржите.
[14]Затоа, мили мои, бегајте од
идолопоклонство! [15]Ви зборувам како на
мудри; пресудете сами за она што ви го
зборувам. [16]Чашата на благословот, што ја
благословуваме, не е ли заедништво во
Христовата крв? Лебот, што го раскршуваме,
не е ли заедништво во Христовото тело?
[17]Бидејќи лебот е еден, иако ние сме многу,
само едно тело сме, зашто сите учествуваме во
еден леб.
[18]Погледнете го Израел по тело! Оние, што
ги јадат жртвите, не ли учествуваат во
жртвеникот? [19]Што сакам да речам? Дали дека
жртвуваното на идолите е нешто; или дека
идолот претставува нешто? [20]Не, туку дека она
што многубошците го жртвуваат, им го
жртвуваат на демони, а не на Бог; а јас не

сакам вие да општите со демони. [21]Не можете
да ја пиете Господовата чаша и демонската
чаша. Не можете да учествувате на
Господовата трпеза и на демонската трпеза.
[22]Сакаме ли да предизвикаме љубомора кај
Господ? Да не сме ние посилни од Него?
[23]Сè е дозволено, но не е сè полезно. Сè е
дозволено, но не е сè поучно. [24]Никој да не ја
бара својата полза, туку ползата на другиот!
[25]Јадете сè што се продава во месарница, не
испитувајќи ништо заради совеста, [26]зашто
"Господова е земјата и сè што ја исполнува."
[27]Ако некој од неверниците те покани, а ти
сакаш да отидеш, јади од сè што ќе стават пред
тебе, не испитувајќи ништо заради совеста.
[28]Но, ако некој ти рече: "Ова месо било
жртвувано на идоли," не јади заради оној кој те
известил и заради совеста; [29]не мислам на
твојата совест, туку на оној другиот. Зошто
мојата слобода да биде судена од туѓа совест?
[30]Ако учествувам со благодарност, зошто ме
клеветат за она за кое благодарам?
[31]Според тоа, јадете ли, пиете ли, или што и
да правите, правете сè за Божја слава! [32]Не
бидете им соблазна на Евреите, ни на Грците,
ни на Божјата црква, [33]како што и јас им
угодувам на сите во сè и не ја барам својата
сопствена полза, туку на многумина, за да се
спасат."

**Бог поставил ред**

**11** Угледајте се на мене, како и јас на
Христос.
[2]Ве пофалувам дека ме помните во сè и дека
ги држите преданијата како што ви ги
предадов.
[3]Но сакам да знаете дека Христос е глава на
секој маж, а мажот е глава на жената; а пак
Бог е глава на Христос. [4]Секој маж, кој се
моли или пророкува имајќи нешто на неговата
глава, ја срамоти својата глава. [5]А секоја жена,
која се моли или пророкува гологлава, ја срами
својата глава, зашто е сосем еднаква со онаа
што си ја избричила главата. [6]Имено, ако
жената нема покривало, тогаш нека се
истриже! Но ако е срамно за жената да се
стриже или да си ја бричи главата, нека ја
покрива! [7]Мажот пак, не треба да ја покрива

главата, зашто е лик и слава Божја, а жената е
слава на мажот. [8]Мажот не е од жената, туку
жената од мажот, [9]бидејќи мажот не е создаден
заради жената, туку жената заради мажот.
[10]Затоа жената треба да има власт над главата,
заради ангелите.
[11]Но во Господ ниту мажот е независен од
жена, ниту жената е независна од маж, [12]зашто
како што жената има потекло од мажот, така и
мажот се раѓа преку жената, а сè потекнува од
Бог. [13]Пресудете сами во себе дали ѝ прилега
на жена да Му се моли на Бог без покривало?
[14]Не ве учи ли самата природа дека е
непристојно мажот да носи долга коса, [15]ако
пак жената има долга коса, зарем не е тоа
слава за неа, зашто долгата коса ѝ е дадена
место покривало. [16]Но ако некој мисли да се
препира - ние немаме таков обичај, ниту
Божјите цркви.

**Господовата вечера**

[17]Давајќи ви ги овие упатства, јас не ве фалам,
зашто се собирате не за подобро, туку за
полошо. [18]Зашто, пред сè, кога се собирате в
црква, слушам дека постојат раздори меѓу вас,
и донекаде верувам во тоа, [19]зашто меѓу вас
треба да има и разлики, за да се покажат
проверените меѓу вас. [20]И така, кога се
собирате, не е тоа за да се јаде Господовата
вечера, [21]зашто на вашите вечери, секој првин
си го зема своето јадење, па еден останува
гладен, а другиот се опијанува. [22]Зарем си
немате куќи за да јадете и пиете? Или ја
презирате Божјата црква и ги срамите оние
што немаат? Што да ви речам? Да ве пофалам
ли? За ова не ве фалам.
[23]Зашто, јас го примив од Господ она што и
ви го предадов: дека Господ Исус онаа ноќ во
која беше предаден, зеде леб, [24]и откако
благодари, го раскрши и рече: "Ова е Моето
тело, кое е за вас, правете го ова за Мој
спомен!" [25]Исто така, по вечерата ја зеде и
чашата и рече: "Оваа чаша е новиот завет во
Мојата крв; правете го ова секојпат кога пиете,
за Мој спомен!" [26]Зашто, секојпат кога ќе го
јадете овој леб и ќе пиете од оваа чаша, ја
објавувате Господовата смрт - додека дојде Тој.
[27]Затоа, секој што јаде од лебот или пие од

Господовата чаша на недостоен начин, ќе биде
виновен за телото и крвта на Господ. [28]Но,
секој нека се испита себеси, та така да јаде од
лебот и да пие од чашата, [29]зашто оној што
јаде и пие, а правилно не Го разликува
Господовото тело, јаде и пие за своја осуда.
[30]Затоа многумина меѓу вас се немоќни и
болни, а мнозина - починаа. [31]Ако се осудуваме
сами себеси, нема да ни се суди; [32]а кога сме
судени, Господ нѐ кара, за да не бидеме осудени
заедно со светот.
[33]Затоа , браќа мои, кога се собирате да
јадете, чекајте се еден со друг! [34]Ако е некој
гладен, нека јаде дома, за да не се собирате за
осуда. А другите работи ќе ги средам кога ќе
дојдам.

### Духовни дарови

**12** А што се однесува до духовните дарови,
браќа, не сакам да останете во
незнаење. [2]Знаете дека кога бевте
многубошци, дозволувавте да бидете терани
кон немите идоли. [3]Затоа ве известувам дека
никој кој зборува со Божјиот Дух, не вели:
"Проклет да е Исус," и никој не може да каже:
"Исус е Господ," освен преку Светиот Дух.
[4]Има различни дарови, но Духот е ист.
[5]Различни се и службите, но Господ е ист. [6]Има
разлики во дејствувањето, но Бог е ист, Кој
врши сѐ во сите.
[7]Но на секому му е дадена пројавата на
Духот за општа полза. [8]На еден преку Духот
му се дава слово на мудрост, на друг слово на
знаење според истиот Дух; [9]на друг вера преку
истиот Дух, а на друг пак дарови на
исцелување преку истиот Дух, [10]на друг да
прави чуда, на друг пророштво, на друг да
разликува духови, на друг разни јазици, а на
друг да толкува јазици. [11]А сето тоа го прави
еден и ист Дух, Кој му разделува секому како
што сака.

### Едно тело, многу органи

[12]Зашто, како што е телото едно, а има многу
органи, и сите органи на телото, иако се многу,
едно тело се, така е и Христос. [13]Зашто ние
сите сме крстени преку еден Дух, во едно тело
- било Евреи, или Грци, било робови, или

слободни, и сите сме напоени од еден Дух.
[14]Зашто телото не се состои од еден орган,
туку од многу. [15]Ако ногата рече: "Бидејќи не
сум рака, не му припаѓам на телото", тоа не ја
прави да не биде од телото. [16]И ако увото рече:
"Бидејќи не сум око, не му припаѓам на
телото", тоа не го прави да не биде од телото.
[17]Ако целото тело беше око, каде ќе беше
слухот? Ако целото беше слух, каде ќе беше
сетилото за мирис? [18]Но Бог ги поставил
органите во телото, секој еден од нив како што
Му било по волја. [19]Ако пак се беше еден
орган, каде ќе беше телото? [20]А сега има
многу органи, а телото е едно.
[21]Не може окото да ѝ рече на раката: "Не си
ми потребна", или пак главата на нозете: "Не
сте ми потребни!" [22]Напротив, многу е
понеопходни се оние органи на телото што
изгледаат немоќни [23]и поголема почит им
даваме на оние органи на телото за кои
сметаме дека се за помала почит. Нашите
понеугледни органи имаат поголем углед,
[24]угледните, пак, немаат потреба од тоа. Но
Бог така го составил телото, што му дал
поголема чест на оној орган, што ја нема, [25]за
да нема раздор во телото, туку органите
еднакво да се грижат еден за друг. [26]И ако
страда еден орган, со него страдаат сите
органи; или ако се слави еден орган, сите
органи се радуваат со него.
[27]Вие сте Христово тело, а поодделно, негови
органи. [28]А Бог поставил во црквата, прво
апостоли, второ пророци, трето учители, потоа
чудотворни сили, па дарови за исцелување, за
помагање, за управување, и разни јазици.
[29]Сите ли се апостоли? Сите ли се пророци?
Сите ли се учители? Сите ли се чудотворци?
[30]Сите ли имаат дарови за исцелување? Сите
ли зборуваат разни јазици? Сите ли толкуваат?

**Љубов**

[31]Туку копнејте за поголемите дарови! А јас ќе
ви покажам уште посовршен пат.

**13** Ако зборувам на човечки
и ангелски јазици,
а љубов немам -
тогаш сум бронза што ѕвони
или цимбал што ѕвечи.

2 И ако имам дар на пророштво,
и ги знам сите тајни
и целото знаење,
и ако ја имам сета вера,
така што и гори да преместувам,
а љубов немам - ништо не сум.
3 И ако го раздадам целиот свој имот
за да ги нахранам сиромашните,
и ако го предадам своето тело
да биде изгорено,
а љубов немам,
ништо не ми користи.

4 Љубовта долго трпи,
љубовта е љубезна,
не љубомори,
љубовта не се фали,
не се воображува;
5 не се однесува непристојно,
не го бара своето,
не се раздразнува,
не памети зло;
6 не ѝ се радува на неправдата,
туку се радува со вистината;
7 премолчува сè, на сè верува,
на сè се надева, сè поднесува.
8 Љубовта никогаш не престанува,
додека ако се пророштва - ќе престанат;
ако се јазици - ќе замолкнат;
ако е знаење - ќе исчезне.
9 Зашто, делумно знаеме
и делумно пророкуваме,
10 но кога ќе дојде совршеното,
ќе исчезне делумното.
11 Кога бев дете,
зборував како дете,
мислев како дете
и расудував како дете.
А кога станав маж,
го прекинав детинското.
12 Зашто сега гледаме
како во огледало, загадочно,
а тогаш лице в лице.
Сега сознавам делумно,
а тогаш ќе сознаам целосно,
како што сум и самиот
целосно познат.
13 Така, сега остануваат триве:

верата, надежта и љубовта,
но најголема од нив е љубовта.

## За говорот на непознати јазици

14 Стремете се кон љубовта! Копнејте за
духовни дарови, а особено да можете да
пророкувате! 2Зашто, оној што зборува на
јазик, не им зборува на луѓето, туку на Бог,
бидејќи никој не го разбира, но во духот
зборува тајни. 3А оној што пророкува, им
зборува на луѓето за поука, за опомена и утеха.
4Кој зборува на јазик, се надградува себеси, а
оној што пророкува ја надградува црквата. 5Би
сакал сите да зборувате на јазици, а уште
повеќе да пророкувате. Зашто, оној што
пророкува е поголем од оној што зборува на
јазици, освен ако ги толкува, та заедницата да
добие поука.

6А сега, браќа, ако дојдам кај вас зборувајќи
на јазици, каква полза ќе имате од мене, освен
ако не ви зборувам по пат на откровение, или
знаење, или пророштво или поука? 7И
бездушните нешта што даваат звук, како
кавалот или харфата, ако не даваат различни
звуци, како ќе се знае што свири кавалот или
харфата? 8Ако трубата дава неопределен звук,
кој ќе се подготвува за бој? 9Така и вие: ако со
јазикот не изговарате разбирливи зборови,
како ќе се разбере што зборувате? Ќе
зборувате во ветар. 10Во светот има којзнае
колку разни звуци, и ниеден не е без значење,
11или, ако не го познавам значењето на јазикот,
ќе му бидам туѓинец на оној што зборува, а
оној што зборува, ќе ми биде туѓинец мене.
12Така и вие, бидејќи копнеете за духовни
дарови, настојувајте да ги имате во изобилство
за надградба на црквата!

13Затоа оној што зборува на јазик, нека се
моли за да може да го толкува. 14Зашто, ако се
молам на јазик, мојот дух се моли, но мојот ум
е бесплоден. 15Што значи тоа? Ќе се молам со
духот, но ќе се молам и со умот; ќе пеам со
духот, но ќе пеам и со умот. 16Зашто ако
благословуваш само со духот, како
неупатениот посетител ќе рече "Амин" на
твоето благодарење, кога не знае што
зборуваш? 17Зашто, ти навистина благодариш,
но другиот не се надградува.

[18]Му благодарам на Бог дека зборувам на
јазици повеќе од сите вас; [19]но во црква повеќе
сакам да кажам пет збора со мојот ум, за да ги
поучам и другите, отколку десет илјади
зборови на непознат јазик. [20]Браќа, немојте да
сте деца во умот, туку бидете детинести во
злото, а зрели во умот! [21]Во Законот е
напишано:

"Преку луѓе
кои говорат на туѓи јазици
и преку усните на туѓинци,
ќе му зборувам на овој народ,
но и тогаш нема да Ме послушаат
- говори Господ-."

[22]Затоа јазиците не се знак за оние што
веруваат, туку за неверниците; пророштвото
пак, не е за неверниците, туку за оние што
веруваат. [23]Ако пак целата црква се собере на
едно место, и ако сите зборуваат на јазици, и
ако влезат неупатени или неверници, нема ли
да речат дека сте полуделе? [24]Но, ако сите
пророкуваат, а влезе некој неверник или
неупатен, сите го разобличуваат, и сите го
осудуваат; [25]тајните на неговото срце се
откриваат и така тој ќе падне ничкум, ќе Го
прослави Бога и ќе изјави дека Бог е навистина
меѓу вас.

**Исправно постапување**

[26]Што тогаш, браќа? Кога се собирате, секој од
вас има псалм, има поука, има откровение, има
јазик, има толкување. Сè нека биде за поука!
[27]Ако некој зборува на јазик, нека зборуваат
по двајца, или најмногу по тројца, и тоа еден по
друг, а еден нека толкува! [28]Ако нема
толкувач, нека молчи во црквата; и нека си
зборува сам на себе и на Бог!

[29]Пророците пак, нека зборуваат по двајца
или тројца, а другите да расудуваат. [30]Ако
некому од седнатите му дојде откровение,
првиот нека замолчи! [31]Зашто сите можете да
пророкувате еден по еден, за да се поучат сите
и за да се охрабрат сите. [32]И пророчките
духови им се покоруваат на пророците, [33]зашто
Бог не е Бог на безредие, туку на мир, како
што е во сите цркви на светиите.

[34]Жените да молчат во црквите; ним не им е
дозволено да зборуваат, туку да се
потчинуваат, како што вели законот. [35]Ако
сакаат да научат нешто, нека ги прашаат
своите мажи дома, зашто е непристојно жена
да зборува в црква.
[36]Од вас ли излезе Божјото слово? Или само
до вас стигна? [37]Ако некој мисли дека е пророк
или духовен, нека разбере дека ова што ви го
пишувам е Господова заповед! [38]Ако некој не
разбира, нека не разбира!
[39]Затоа, браќа мои, посакувајте да
пророкувате и не забранувајте да се зборува на
јазици! [40]Но сите работи нека се вршат
пристојно и уредно!

### Суштината на Евангелието

**15** Ви напомнувам, браќа, за Евангелието,
кое ви го проповедав, што вие го
примивте и во кое стоите, [2]преку кое и сте
спасени, ако цврсто го држите како што ви го
навествував, освен ако не сте поверувале
напразно.
[3]Зашто, најпрвин ви го предадов она што го
бев и примил: дека Христос умре за нашите
гревови, според Писмата, [4]и дека беше
погребан и дека воскресна на третиот ден,
според Писмата; [5]дека му се јави на Кифа, а
потоа и на дванаесеттемина. [6]Потоа им се јави
едновремено на повеќе од петстотини браќа,
од кои повеќето се живи до денес, а некои
починаа. [7]Потоа му се јави на Јаков, и потем на
сите апостоли. [8]А најпосле ми се јави и мене
како на недоносче.
[9]Зашто јас сум најмал меѓу апостолите и не
сум достоен да се наречам апостол, бидејќи ја
гонев Божјата црква, [10]но по Божја благодат
сум она што сум. А Неговата благодат спрема
мене не се покажа залудна, туку се потрудив
повеќе од сите нив, но не јас - туку Божјата
благодат, која е со мене. [11]И така било јас или
тие, така проповедаме, а така и поверувавте.
[12]Но, ако се проповеда дека Христос
воскресна од мртвите, како некои меѓу вас
велат дека нема воскресение на мртвите?
[13]Ако нема воскресение на мртвите, тогаш ни
Христос не воскреснал, [14]а ако Христос не
воскреснал, тогаш залудна е нашата проповед,

залудна е и вашата вера. [15]Ако навистина
мртвите не воскреснуваат се наоѓаме како
лажни Божји сведоци, бидејќи сведочевме за
Бог дека Го воскресна Христа, Кого не Го
воскреснал. [16]Зашто, ако мртвите не
воскреснуваат, ни Христос не воскреснал. [17]А
ако Христос не воскреснал, суетна е вашата
вера - вие сè уште сте во вашите гревови.
[18]Тогаш и оние кои починале во Христос,
загинале. [19]Ако само во овој живот се надеваме
на Христос, ќе бевме за жалење, повеќе од
сите други луѓе.

[20]Но сега, Христос воскресна од мртвите,
како првина на оние кои починале. [21]Бидејќи
смртта дојде преку човек, така преку човек
дојде и воскресението од мртвите. [22]Зашто,
како што сите умираат во Адам, така и во
Христос сите ќе оживеат. [23]Но секој по својот
ред: Христос како првина, а потоа оние кои се
Христови, во времето на Неговото доаѓање.
[24]Тогаш доаѓа крајот, кога Тој ќе Му го
предаде царството на Бог и Таткото; откако ќе
го уништи секое началство и секоја власт и
сила. [25]Зашто, Тој треба да владее "додека не
ги собори сите Свои непријатели под нозете
Негови." [26]Последниот непријател кој ќе биде
уништен е Смртта. [27]Зашто "Сè потчинил под
Неговите нозе." А кога вели, "сè е потчинето",
јасно е дека е потчинето сè, освен Оној Кој Му
потчинил сè. [28]Кога ќе Му биде потчинето сè,
тогаш и Самиот Син ќе Му се потчини на Оној
Кој Нему Му потчинил сè, за Бог да биде сè во
сè.

[29]Инаку, што ќе прават оние што се
крштаваат за мртвите? Ако мртвите воопшто
не воскреснуваат, зошто се крштаваат за нив?
[30]Зошто сме ние во опасности секој час? [31]Со
пофалба заради вас, браќа, која ја имам во
Христос Исус, нашиот Господ, јас умирам секој
ден. [32]Ако од човечки побуди се борев со
ѕверови во Ефес, каква ми е ползата? Ако
мртвите не воскреснуваат,

"да јадеме и да пиеме,
зашто утре ќе умреме!"

[33]Не мамете се - "лошото друштво ги расипува
добрите навики!" [34]Отрезнете се како што

треба и престанете да грешите, зашто некои не
знаат за Бог. За ваш срам го велам ова.

**Ветеното воскресение**

[35]Туку, некој ќе праша: "Како воскреснуваат
мртвите? И во какво тело ќе дојдат?"
[36]Неразумен човеку, тоа што го сееш не
оживува, ако не умре. [37]И кога го сееш, не го
сееш телото што ќе биде, туку голо зрно, било
пченично или од нешто друго. [38]А Бог му дава
тело какво што сака, и на секое семе негово
тело. [39]Сите тела не се еднакви; туку друго е
човечкото, и друго е животинското тело, друго
е телото на птиците, и друго на рибите. [40]Има и
небесни тела и земни тела, но една е славата на
небесните тела, а друга на земните. [41]Поинаков
е сјајот на сонцето, а поинаков е сјајот на
месечината, и друг е сјајот на ѕвездите, а и
ѕвезда од ѕвезда се разликува според сјајот.
[42]Така е и со воскресението на мртвите; се
сее во распадливост, а воскреснува во
нераспадливост; [43]се сее во бесчестие, а се
воскреснува во слава; се сее во немоќ, а се
воскреснува во сила; [44]се сее природно тело, а
воскреснува духовно тело.
Ако има природно тело, има и духовно тело.
[45]Исто напишано е: "Првиот човек, Адам,
стана жива душа"; а последниот Адам -
животворен Дух. [46]Но не е прво она што е
духовно, туку прво е природното, а потоа
духовното. [47]Првиот човек е од земјата, земјен;
вториот човек е од небото. [48]Каков е
земјениот, такви се и земјените; каков е
небесниот, такви се и небесните. [49]И како што
го носевме ликот на земјениот, така ќе го
носиме и ликот на небесниот.
[50]Ова ви го велам, браќа: тело и крв не
можат да го наследат Божјото царство; ниту
распадливото може да го наследи
нераспадливото. [51]Еве! Ви кажувам тајна: не ќе
умреме сите, туку сите ќе се измениме, [52]во
еден момент, за миг на окото, при последната
труба: имено трубата ќе затруби и мртвите ќе
воскреснат нераспадливи, а ние ќе се
измениме, [53]зашто треба ова распадливото да
се облече во нераспадливо и ова смртното да
се облече во бесмртност. [54]А кога ова,
распадливото, ќе се облече во нераспадливост

и, ова, смртното ќе се облече во бесмртност,
тогаш ќе се збидне напишаното:

"Победата ја проголта смртта.
55О, смрт, каде ти е победата?
О, смрт, каде ти е осилото?"

56Осилото на смртта е гревот, а силата на
гревот е законот. 57Но, фала Му на Бога, Кој
ни даде победа преку Нашиот Господ Исус
Христос.
58Затоа, мои мили браќа, бидете цврсти,
непоколебливи, секогаш пребогати во
Господовото дело, знаејќи дека вашиот труд во
Господ не е залуден.

**За собирањето помош од црквите**

**16** А што се однесува до собирањето
помош за светиите, правете и вие како
што им наредив на црквите во Галатија. 2Во
секој прв ден од неделата, секој од вас нека
оддели и остави при себеси колку што може, за
да не собирате кога ќе дојдам. 3А кога ќе
пристигнам, ќе ги испратам, со писма, оние кои
вие ќе ги најдете за достојни да го однесат
дарот на вашата љубов во Ерусалим. 4А ако
биде можно да појдам и јас, тие ќе тргнат со
мене.
5Кај вас ќе дојдам, откако ќе минам низ
Македонија, зашто поминувам низ Македонија,
6а можеби ќе се задржам кај вас, и да
презимам, за да ме испратите каде и да одам.
7Зашто не сакам сега да ве видам само на
минување, но, се надевам да останам некое
време кај вас, ако Господ дозволи. 8Во Ефес ќе
останам до Педесетницата, 9зашто ми се
отвори голема врата за делотворна работа, а
противници има многу.
10Ако дојде Тимотеј, гледајте да биде без
страв меѓу вас, зашто и тој работи на
Господовото дело, како и јас. 11Затоа никој да
не го презира! Испратете го во мир да дојде кај
мене, зашто со браќата го очекуваме.
12Што се однесува пак до братот Аполос,
многу го храбрев да дојде кај вас со браќата, но
не сакаше да дојде сега, а ќе дојде кога ќе има
можност.
13Бдејте! Стојте цврсто во верата, бидете

мажествени, бидете силни! [14]Сè што правите
правете со љубов!
[15]Ве молам браќа (знаете за Стефановиот
дом, дека тој е првина од Ахаја и дека тие се
посветија да им служат на светиите);
[16]покорувајте им се и вие на таквите, и на секој
што помага во делото и што работи! [17]Се
радувам на доаѓањето на Стефан, на Фортунат
и на Ахаик, бидејќи тие го надоместија вашето
отсуство [18]и затоа што го освежија и мојот и
вашиот дух. Затоа почитувајте ги таквите!
[19]Ве поздравуваат црквите од Азија. Многу
поздрави во Господ ви испраќаат, Акила и
Прискила со црквата што е во нивниот дом.
[20]Ве поздравуваат сите браќа! Поздравете се
еден со друг со свет целив!
[21]Ве поздравувам своерачно, јас Павле. [22]Кој
не Го љуби Господ нека биде проклет!
Мараната!
[23]Благодатта на Господ Исус нека биде со
вас. [24]Мојата љубов нека биде со сите вас во
Христос Исус.

# Второто послание на Павле до Коринќаните

1 Павле, апостол на Исус Христос, преку
Божјата волја, и братот Тимотеј, до
Божјата црква во Коринт, со сите светии, кои
се по цела Ахаја.
[2]Благодат вам и мир од Бог, нашиот Татко, и
од Господ Исус Христос!

### Бог на секоја утеха

[3]Благословен да е Бог и Таткото на нашиот
Господ Исус Христос, Таткото на
милосрдноста и Бог на секоја утеха, [4]Кој нè
утешува во секоја наша невола, за да можеме и
ние да ги утешуваме оние што се наоѓаат во
каква и да е невола, со утехата со која Бог нè
утешува нас самите. [5]Зашто, како што
Христовите страдања изобилуваат во нас, така

преизобилува и нашата утеха преку Христос.
6Ако сме измачувани, тоа е за ваша утеха и
спасение. Ако ние се утешуваме, тоа е за ваша
утеха, која е делотворна во трпеливото
поднесување на истите страдања, што ги
трпиме и ние. 7Нашата надеж за вас е цврста,
знаејќи дека вие учествувате како во нашите
страдања така и во нашата утеха.
8Браќа, всушност, сакаме да знаете каква
невола нè снајде во Азија, дека бевме
оптоварени преку секоја мера и над нашите
сили, така што не се надевавме ни да го
запазиме својот живот. 9Навистина, во себе ја
носиме смртната пресуда, за да не се надеваме
сами на себеси, туку на Бог, Кој ги воскреснува
мртвите. 10Тој нè избави од толку блиска смрт
и уште ќе нè избавува Оној, во Кого се
надеваме. Тој уште ќе нè избавува 11со помош
на вашите молитви за нас, за мнозина да Му
заблагодарат за даруваната благонаклоност
што ја добивме преку многумина.

**Павловата искреност**

12Зашто нашата пофалба е оваа: сведоштвото
на нашата совест, дека во светот, а особено
спрема вас, се однесувавме во светост и
побожна искреност, не во телесна мудрост,
туку во Божја благодат. 13Зашто, не ви
пишуваме ништо друго, освен она што го
читате и разбирате, а се надевам дека ќе
разберете докрај, 14како што веќе нè разбравте
делумно, дека ние сме ваша пофалба, а вие
наша, во денот на нашиот Господ Исус.
15Со таа увереност сакав да дојдам најпрвин
кај вас, за да примите двоен благослов; 16и
преку вас да поминам во Македонија, а од
Македонија пак да дојдам кај вас, и вие да ми
помогнете во моето патување за Јудеја. 17Да не
постапив лекомислено кога го посакав тоа?
Или пак да не се моите намери телесни, така
што истовремено да велам и ”да” и ”не”?
18Бог е верен дека нашето слово кон вас не е
и ”да” и ”не.” 19Зашто Божјиот Син, Христос
Исус, Кого Го проповедавме меѓу вас, јас,
Силуан и Тимотеј, не беше ”да” и ”не”, туку во
Него беше ”да”, 20бидејќи Божјите ветувања,
колку многу и да се, во Него се ”да.” Затоа
преку Него и ние самите велиме ”Амин”, за

слава на Бог. [21] А Бог е Тој кој нѐ утврдува
заедно со вас во Христос и нѐ помаза, [22] и нѐ
запечати и ни го даде Духот во нашите срца,
како залог.
[23] А јас Го повикувам Бог за сведок на мојата
душа, дека за да ве поштедам, не дојдов повеќе
во Коринт; [24] не оти ние господариме со вашата
вера, туку сме соработници за ваша радост,
зашто во верата вие стоите цврсто.
**2** Но во себеси решив да не доаѓам кај вас
пак со жал. [2] Зашто, ако јас ве жалостам,
тогаш кој ќе ме развеселува мене, ако не оној
кого јас го ожалостувам? [3] И точно тоа ви го
напишав, кога ќе дојдам да не бидам
ожалостен од оние кои би требало да ме
зарадуваат; и уверен сум во сите вас дека
мојата радост ќе биде радост и на сите вас.
[4] Зашто, ви пишував во голема мака, со
тешкотија на срцето и со многу солзи, не за да
ве ожалостам, туку за да ја познаете големата
љубов што ја имам особено спрема вас.

### Прошка за покаен човек

[5] Ако некој ме ожалостил, не ме ожалостил
мене, туку, во извесна смисла, да не
претерувам, сите вас. [6] На таквиот му е доста
казната од мнозинството, [7] така што наспроти
тоа, вие треба побргу да му простите и да го
утешите, за да не го обземе преголема жалост.
[8] Затоа, ве молам, повторно да покажете љубов
спрема него. [9] Токму затоа и ви напишав, за да
ве испитам дали сте послушни во сѐ. [10] А кому
вие ќе му простите нешто, нему му проштавам
и јас. Зашто, она што сум го простил, доколку
сум простил, сум го простил заради вас пред
Христос; [11] за да не нѐ искористи сатаната;
бидејќи не ни се непознати неговите намери.
[12] Кога дојдов во Троја заради Христовото
Евангелие, и кога врата ми се отвори во
Господ, [13] немав мир во својот дух, зашто не го
најдов братот Тит, и затоа, откако се простив
од нив, отидов во Македонија.

### Победа во Христос

[14] Но, фала Му на Бога, Кој секогаш нѐ води во
Неговата победа во Христос, и на секое место,
преку нас, го шири благиот мирис на Неговото
познавање, [15] зашто, ние сме Христов благ

мирис пред Бог меѓу оние кои се спасуваат, и
меѓу оние кои загинуваат; [16]на едните смртен
мирис за смрт, а на другите животен мирис за
живот. А кој е подобен за сето ова? [17]Зашто,
ние не го изопачуваме Божјото слово, како
што множина го прават тоа, туку зборуваме
искрено како од Бог, зборуваме во Христос
пред Бог.

**Нова служба**

3 Почнуваме ли пак да се препорачуваме
сами себеси? Или, можеби ни се потребни,
како на некои, писмени препораки за вас или
од вас? [2]Вие сте нашето писмо напишано во
срцата наши, кое го познаваат и го читаат сите
луѓе. [3]Заштто е очигледно дека сте Христово
писмо, составено преку нашата служба;
напишано не со мастило, туку со Духот на
живиот Бог; не на камени плочи, туку на
телесни плочи - човечките срца.
[4]А такво уверување спрема Бог имаме преку
Христос. [5]Не дека сме подобни сами од себе да
помислиме за нешто, туку, нашата подобност
доаѓа од Бог, [6]Кој и нè направи подобни за
служители на еден нов завет ; не на буквата,
туку на Духот, зашто буквата убива, а Духот
оживува.
[7]Ако пак служењето на смртта, со букви
врежано во камења, беше толку славно, така
што израеловите синови не можеа да
погледнат во Мојсеевото лице, поради сјајот на
неговото лице, кој поминуваше, [8]како тогаш
служењето на Духот не ќе биде уште
пославно? [9]Зашто, ако е славно служењето
што донесува осуда, многу е пославно
служењето што донесува праведност. [10]Зашто
и она што имаше слава, во овој случај немаше,
заради славата која надминува. [11]Зашто, ако
беше со слава она што поминува, многу повеќе
е славно она што е трајно.
[12]И така, имајќи ваква надеж, зборуваме со
голема смелост, [13]и не сме како Мојсеј, кој
ставаше превез на своето лице, та израеловите
синови да не го гледаат крајот на она што
исчезнува. [14]Но нивните умови беа закоравени.
Зашто, до ден денешен останува истиот превез
несимнат при читањето на Стариот Завет,
бидејќи се симнува само во Христос. [15]И така,

до денес, кога го читаат Мојсеј, превез ги
прекрива на нивните срца. [16]Но, кога некој се
обрати кон Господ, превезот се отстранува.
[17]Зашто Господ е Духот, а каде што е
Господовиот Дух, таму има слобода. [18]А ние
сите, со откриено лице, гледајќи ја како во
огледало Господовата слава, и се
преобразуваме во истиот лик од слава во слава,
така како што го прави тоа Господ, Духот.

**Никогаш не предавај се**

4 Затоа, кога го имаме ова служење, откако
добивме милост, ние не се обесхрабруваме,
[2]туку се одрековме од тајните, срамни работи;
не живееме во лукавство, ниту го изопачуваме
Божјото слово, туку преку откривањето на
вистината се препорачуваме себеси на секоја
човечка совест, пред Бог. [3]Ако пак е скриено
нашето Евангелие, скриено е за оние кои
гинат; [4]на кои богот на овој свет им го
заслепил разумот, за да не ја видат светлината
на Евангелието на славата на Христос, Кој е
Божји лик. [5]Зашто, ние не се проповедаме
себеси, туку Христос Исус како Господ; а
себеси како ваши слуги заради Исус. [6]Зашто,
Бог, Кој рече светлина да светне од темнината,
е Тој Кој засвети во нашите срца, за да ги
осветли со познавањето на Божјата слава пред
Христовото лице.

[7]А ова богатство го имаме во земјени садови,
та ненадминливото величие на моќта да биде
од Бога, а не од нас. [8]На мака сме од сите
страни, но не сме скршени; притеснети сме, но
не очајуваме; [9]нè прогонуваат, но не сме
напуштени; кутнати сме, но не сме погубени,
[10]секогаш носејќи ја во телото Исусовата смрт,
за Исусовиот живот да се покаже во нашето
тело. [11]Зашто ние живите постојано сме
предавани на смрт заради Исус, за Исусовиот
живот да се покаже во нашето смртно тело.
[12]И така, смртта дејствува во нас, а животот во
вас.

[13]А бидејќи го имаме истиот дух на верата,
како што е напишано: "Јас поверував и затоа
зборував," и ние веруваме и затоа зборуваме,
[14]знаејќи дека Оној Кој Го воскресна Господ
Исус, ќе нè воскресне и нас со Исуса и заедно
со вас ќе нè претстави пред Себеси. [15]Зашто

сето ова е заради вас, та благодатта, која се
распространува преку мнозина, да предизвика
изобилно благодарење за слава на Бог.
[16]Затоа, не папсуваме, па и ако се распаѓа
нашиот надворешен човек, внатрешниот се
обновува од ден на ден. [17]Зашто, нашата
сегашна лесна невола ни донесува прекумерно,
и неизмерно, вечно изобилство на слава,
[18]бидејќи ние не гледаме на она што е видливо,
туку на она што е невидливо; зашто видливите
работи се привремени, а невидливите се вечни.
5 Имено, знаеме дека ако се разурне нашиот
земен дом што е како шатор, имаме од Бог
вечна градба на небесата, која не е изградена
од човечка рака. [2]Па затоа овде офкаме и
копнееме да се облечеме во своето небесно
живеалиште; [3]само така облечени, нема да
бидеме затекнати голи. [4]Зашто, додека сме во
овој шатор, воздивнуваме обременети, бидејќи
не сакаме да бидеме необлечени, туку да
бидеме облечени, та животот да го проголта
она што е смртно. [5]А Бог нè приготви токму за
ова, со тоа што ни Го даде Духот како залог.
[6]И така, секогаш сме бодри и знаеме дека сè
додека живееме во телото, далеку сме од
Господ, [7]бидејќи живееме според вера, а не
според гледање. [8]Бодри сме, велам, и повеќе
сакаме да го напуштиме телово и да појдеме
дома кај Господ. [9]Затоа и се стремиме да Му
угодиме Нему, било да сме дома или далеку,
[10]зашто сите ние треба да се појавиме пред
Христовиот суд, и секој да си го добие она што
го правел во телото, било добро или лошо.

**Павловата одбрана**

[11]Следствено, знаејќи го стравот од Господ, ги
уверуваме луѓето, додека на Бог сме Му
познати, а се надевам дека сме им познати и на
вашите совести. [12]Не ви се препорачуваме
повторно, туку ви даваме повод и вие да се
фалите со нас, за да имате што да им
одговорите на оние што се фалат со
надворешноста, а не со срцето. [13]Впрочем, ако
не бевме здрави ви умот, тоа е заради Бога;
ако сме со здрав ум, тоа е заради вас. [14]Зашто,
Христовата љубов нè обзема откако дојдовме
до заклучокот дека штом еден умрел за сите,
значи сите умреле. [15]А Тој умре за сите, та

живите да не живеат повеќе сами за себе, туку
за Оној Кој умре и воскресна за нив.
[16]Затоа отсега ние не познаваме никого по
тело; иако Христос Го познавме и по тело; сега
веќе не Го познаваме како таков. [17]И така, ако
некој е во Христос, тој е ново создание;
старото помина, еве сè стана ново. [18]А сето ова
е од Бог, Кој нè измири со Себе преку Христос
и ни ја даде службата на измирувањето,
[19]имено, Бог го миреше светот со Себе во
Христос, не земајќи ги предвид неговите
престапи и ни го довери нам словото на
измирувањето. [20]Значи, ние сме Христови
пратеници, па Бог ве моли преку нас. Ве
молиме во името на Христос. помирете се со
Бог! [21]Оној Кој не знаеше за грев, Бог Го
направи грев заради нас, за да станеме Божја
праведност во Него.

**Верноста и љубовта на апостолот**

**6** А како Негови соработници ние ве молиме
да не ја примате залудно Божјата благодат,
[2]зашто Тој вели: "Во погодно време те
послушав и во денот на спасението ти
помогнав." Еве, сега е "погодното време", еве,
сега е "денот на спасението"!
[3]Во ништо не даваме никакви поводи за
соблазна, за да не ѝ се приговори на нашата
служба; [4]туку во сè се покажуваме како Божји
служители: во големо трпение. во неволи, во
тешкотии, во маки, [5]при тепања, во зандани, во
немири, во напори, во бдеења, во пости; [6]во
чистота, во знаење, во трпеливост, во
љубезност, во Светиот Дух, во вистинска
љубов; [7]во словото на вистината, во Божјата
сила, со оружје на праведноста во десната и во
левата рака, [8]во слава и во срам, при лош глас
и при добар глас. сметани за измамници, а
сепак чесни. [9]како непознати, а сепак добро
познати, како на умирачка - а ете, живееме;
како казнувани, но не убивани, [10]како тажни,
но сепак секогаш радосни; како сиромашни, а
збогатуваме други, како да немаме ништо, а
имаме сè.
[11]Коринќани, нашата уста ви зборува јавно,
нашето срце е широко отворено. [12]Вам не ви е
тесно заради нас, туку заради вашите срца; [13]ви
зборувам како на деца, бидете широки и вие,
за да ни возвратите на ист начин.

14Не впрегнувајте се во нееднаков јарем со
неверниците! Впрочем, што има заедничко
праведноста со беззаконието? Или какво
заедништво има светлината со темнината? 15Во
што се сложува Христос со Белијар, или што
има заедничко верник со неверник? 16Или
какво единство има Божјиот храм со идолите?
Зашто, ние сме храмот на живиот Бог, токму
како што рекол Бог: ”Ќе живеам во нив и ќе
одам сред нив, и ќе им бидам Бог, а тие ќе
бидат Мој народ.”

17”Затоа, излезете од сред нив
и одвојте се” - вели Господ,
”не допирајте се до нечисто”,
и ”Јас ќе ве примам.
18Ќе ви бидам Татко,
а вие ќе бидете Мои синови и ќерки”,
вели Господ Семоќниот.

7 И така, мили мои, кога ги имаме овие
ветувања, да се исчистиме од секоја
духовна и телесна нечистотија, усовршувајќи ја
својата светост во страв од Бог.

**За предходното писмо**

2Примете нѐ во вашите срца! Никому не
згрешивме, никого не расипавме, никого не
измамивме. 3Не ви го велам ова за да ве
осудам, зашто, пред малку реков дека сте во
нашите срца за да умреме и за да живееме
заедно. 4Имам голема доверба во вас и многу
се фалам со вас; исполнет сум со утеха;
преплавен сум со радост во сите наши неволи.
5Зашто, и кога дојдовме во Македонија,
нашето тело немаше спокој, туку отсекаде
бевме во невола: однадвор борби, однатре
стравови. 6Но, Оној Кој ги утешува понизните,
нѐ утеши со доаѓањето на Тит; 7и не само со
неговото доаѓање, туку и со утехата со која тој
се утеши заради вас, известувајќи нѐ за вашиот
копнеж, за вашата тага, за вашата ревност за
мене, така што се зарадував уште повеќе.
8Зашто, дури и да ве нажалив со ова
послание, не се каам. Па иако се покајав, оти
навистина гледам дека посланието ве натажи,
макар и за кратко, - 9сега се радувам, не заради
тоа што се нажаливте, но затоа што се
нажаливте за покајание; бидејќи се нажаливте

според Бога, за да не бидете во нешто
оштетени од нас. [10]Зашто, тагата која е по
Божја волја донесува покајание за спасение, за
кое не се жали; но тагата на светот донесува
смрт. [11]Зашто, видете, колкава искрена
сесрдност произлезе токму од ова, од вашата
побожна тага: каква одбрана, какво
негодување, каков страв, каков копнеж, каква
ревност и казнување. Покажавте во сè дека сте
чисти во тоа дело. [12]Впрочем, ако и ви пишав,
не го напишав тоа заради престапникот, ни
заради оној што претрпел зло, туку за да се
покаже пред Бога вашата грижа за нас. [13]Затоа
и се утешивме.

Но покрај оваа наша утеха, многу повеќе се
израдувавме заради радоста на Тит, зашто сите
вие го освеживте неговиот дух. [14]Ако му се
пофалив со нешто за вас, не се посрамив, туку
како што сè ви зборувавме вистинито, така и
нашето фалење пред Тит се покажа вистина.
[15]А неговото срце уште повеќе чувствува за
вас, кога ќе се сети на вашата послушност,
како го примивте со страв и трепет. [16]Се
радувам што можам во сè да имам доверба во
вас.

### Светиите од Македонија

**8** Ве известувам, браќа, за Божјата благодат
дадена на црквите во Македонија; [2]дека,
иако во прекумерни неволи, нивната изобилна
радост и длабоката беда покажаа преизобилно
богатство на нивната штедрост. [3]Зашто
сведочам, дека според своите можности, а и
преку нив, дадоа доброволно [4]и нè молеа многу
да им укажеме можност да учествуваат во
издршката на светиите, [5]и тоа, не како што се
надевавме, туку првин самите себе Му се
предадоа на Господ, а потоа и нам, според
Божјата волја. [6]Затоа го замоливме Тит, како
што порано започна така и да го заврши меѓу
вас и ова дело на благодат. [7]И како што
изобилувате во сè, во вера, во говор, во знаење,
во секаква усрдност и во љубовта спрема нас,
трудете се да изобилувате и во ова дело на
благодат.

[8]Не го велам ова како заповед, туку ја
испитувам искреноста на вашата љубов преку
усрдноста на другите. [9]Зашто позната ви е

благодатта на нашиот Господ Исус Христос,
како, заради вас, од богат стана сиромав, за да
се збогатите вие преку Неговата сиромаштија.
10Со ова ви давам само совет, зашто тоа е
полезно за вас, кои од минатата година
почнавте не само да го правите тоа, туку и да
имате желба да го правите. 11А сега довршете
го и тоа дело, па како што имавте готовност во
настојувањето, така да имате и во
довршувањето, според вашите можности.
12Зашто, ако има добра волја, таа е
прифатлива според она што се има, а не според
она што се нема.
13Бездруго, не сакам со олеснувањето на
другите, да ви донесе неволја вам, туку да има
рамноправност - 14вашево сегашно изобилие да
ја покрие нивната скудност, та и нивното
изобилие да ѝ послужи на вашата скудност, за
да има рамноправност, 15според она што е
напишано: "Кој собра многу, немаше излишно,
а кој собра малку, немаше скудност."

**Павле прима извештај од Тит и од еден друг брат**

16Но, Му благодарам на Бога, Кој истата грижа
за вас му ја стави во срцето на Тит! 17Зашто тој
не само што ја прифати нашата молба, туку,
бидејќи беше многу усрден, доброволно отиде
кај вас. 18Со него го пративме и братот кој
стана познат по сите цркви заради неговата
работа за Евангелието. 19И не само тоа, туку
црквите го одредија да патува со нас за ова
дело на милосрдност, на кое му служиме за
слава на Самиот Господ и да ја покажеме
својата подготвеност. 20Со тоа сакаме да
избегнеме да не ни се префрли заради овој
штедар дар со кој располагаме. 21Зашто, ние се
грижиме за она што е чесно не само пред
Господ, туку и пред луѓето.
22А со нив го испративме и нашиот брат, чија
ревност ја испитавме повеќепати во многу
работи, а кој е уште поревносен сега, заради
големата доверба во вас. 23Што се однесува до
Тит, тој е мој другар и соработник меѓу вас. А
што се однесува до нашите браќа, тие се
пратеници на црквите, Христова слава. 24И
така, покажете го пред црквите доказот на
вашата љубов и на нашите пофалби за вас.

**Слободно и радосно давање**

9 А во врска со собирањето помош за
светиите, излишно е да ви пишувам, [2]зашто
позната ми е вашата готвност, за која се фалам
пред Македонците дека Ахаја уште од лани е
приготвена и дека вашата ревност поттикнала
мнозина од нив. [3]Сепак ги испратив браќата, за
да не се покаже, во овој случај, празно нашето
фалење со вас и за да бидете, како што реков,
подготвени, [4]та ако дојдат со мене
Македонците и ве најдат неподготвени, да не
се усрамиме ние, да не речам вие. [5]И така,
сметав за нужно да ги молам браќата пред нас
да дојдат кај вас и да го приготват однапред
вашиот отпорано ветен изобилен дар, така што
да биде подготвен како дарежливост, а не како
нешто изнудено.

[6]А ова ви го велам: кој сее скудно, скудно и
ќе жнее; кој сее штедро, штедро и ќе жнее!
[7]Секој нека даде како што решил во срцето, а
не безволно и не сосила, зашто Бог го љуби
радосниот дарител. [8]А Бог е способен
изобилно да ја излее сета благодат врз вас, па
имајќи секогаш доволно сè што е потребно, да
имате изобилно за секое добро дело, [9]како што
е напишано:

"Раздаваше нашироко,
им даваше на сиромашните,
Неговата праведност
останува во вечни векови."

[10]Оној Кој му дава семе на сејачот и леб за
храна, ќе го умножи и вашето семе и ќе ја
зголеми жетвата на вашата праведност; [11]и ќе
бидете збогатени во сè за секаква штедрост,
која преку нас предизвикува благодарност кон
Бога.

[12]Зашто извршувањето на оваа служба, не
само што им ги надополнува потребите на
светиите, туку и преизобилува со многу
благодарење на Бога. [13]Поради доказот на оваа
служба тие ќе Го прослават Бог, заради
вашата послушност кон Христовото Евангелие
кое го исповедате и за штедроста на вашиот
придонес за нив и за сите, [14]а тие со својата
молитва за вас, покажуваат дека копнеат по
вас заради преизобилната Божја благодат во

вас. [15]Фала Му на Бога за Неговиот
неискажлив дар!

**Павловата одбрана**

**10** А јас самиот, Павле, ве преколнувам
преку Христовата кроткост и благост;
јас, кој сум понизен кога сум меѓу вас, но сум
смел кон вас кога сум далеку од вас! [2]Сакам,
кога ќе бидам кај вас, да не треба да истапам
со онаа смелост со која мислам да истапам
против некои, кои мислат дека постапуваме
според телото. [3]Ние, навистина, живееме во
телото, но не војуваме според телото, [4]зашто
оружјето на нашето војување не е телесно,
туку е со божествена моќ за разурнување на
упориштата. [5]Ние ги рушиме мудрувањата и сè
што се крева против познавањето на Бог, ја
плениме секоја мисла за послушност на
Христос [6]и готови сме да казниме секаква
непослушност, откако ќе се исполни вашата
послушност.

[7]Гледате површно на нештата! Ако некој е
уверен во себе дека е Христов, уште еднаш во
себе нека помисли на ова: како што е тој
Христов, така сме и ние! [8]Зашто, ако се
пофалам и малку повеќе со нашата власт што
Господ ни ја даде за ваше надградување, а не за
ваша пропаст, нема да се засрамам; [9]но нека не
изгледа дека сакам да ве заплашувам со моите
посланија, [10]зашто, "посланијата му се", некои
велат, "тешки и силни; но кога е лично
присутен, тој е немоќен, а зборовите му се за
презир." [11]Таквиот нека знае дека она што сме
на збор преку посланијата кога сме отсутни,
тоа сме и на дело кога сме присутни.

[12]Имено, не се осмелуваме да се вбројуваме
или да се споредуваме со некои кои се
препорачуваат сами себеси; но не постапуваат
разумно, кога се мерат сами со себе и се
споредуваат сами со себе. [13]А ние не сакаме
прекумерно да се фалиме, туку само во
рамките на досегот, што Бог ни го определи
како мера, за да достигнеме дури до вас. [14]Ние
не се протегаме прекумерно, како што ќе беше
ако не достигневме до вас; зашто ние први
стигнавме до вас со Христовото Евангелие; [15]и
не се фалиме прекумерно со туѓи напори, туку
се надеваме, кога ќе порасне вашата вера, дека

ние, и надвор од нашиот досег, уште повеќе ќе
бидеме величени меѓу вас; [16]и дека ќе го
проповедаме Евангелието и подалеку од вас, а
да не се фалиме со тоа што е направено во туѓ
делокруг. [17]"Кој се фали, во Господ да се
фали." [18]Зашто, не е достоен оној кој самиот се
препорачува, туку оној кого Господ го
препорачува.

11 Ох, да можете уште малку да го
истрпите моето безумие! Но, вие,
бездруго, ме трпите! [2]Зашто, љубоморам за вас
со Божја љубомора; бидејќи ве сврших со еден
маж, за да ве приведам како чиста девица пред
Христос. [3]Но се плашам, како што змијата ја
измами Ева со своето лукавство, така и вашите
мисли да не се одвратат од едноставноста и од
чистотата на преданоста во Христос. [4]Зашто,
ако некој дојде да ви проповеда друг Исус кого
ние не го проповедавме, или ако примате друг
дух кого не го примивте, или друго Евангелие,
кое не сте го прифатиле, вие сето тоа лесно го
трпите. [5]А, мислам дека во ништо не сум
помал од познатите апостоли. [6]Дури и да сум
невешт во говорот, не сум во знаењето; тоа
бездруго ви го покажавме во сите нешта.

[7]Грев ли сторив понижувајќи се самиот за да
ве издигнам вас, кога бесплатно ви го
проповедав Божјото Евангелие? [8]Ограбив
други цркви, примајќи од нив плата, за вам да
ви служам. [9]А кога бев кај вас и бев во нужда,
никому не му бев на товар; зашто за моите
потреби се погрижија браќата кои дојдоа од
Македонија. И се пазев во сè, и ќе се пазам, да
не ви бидам на товар. [10]Христовата вистина е
во мене, и оваа моја пофалба нема да биде
ограничена во ахајските краишта! [11]Зошто?
Затоа ли што не ве љубам? Бог знае! [12]А тоа
што го правам, ќе го правам и во иднина, за да
не им дадам можност на оние кои бараат повод
да бидат сметани како нас во она во што се
фалат.

[13]Зашто таквите луѓе се лажни апостоли,
измамливи работници, кои се преправаат во
Христови апостоли. [14]И не е чудно, зашто и
самиот сатана се преправа во ангел на
светлината. [15]Тогаш, не е голема работа, ако и
неговите слуги се преправаат во слуги на
праведноста, чиј крај ќе им биде според
нивните дела.

**Павловиот апостолски труд и страдање**
16Пак велам, никој нека не ме смета за
безумен; ако пак ме смета како таков, примете
ме како безумен, за да имам барем малку да се
пофалам. 17А она што го кажувам сега, не го
кажувам како што би го кажал Господ, туку
како во безумство, во смелоста на фалењето.
18И кога веќе мнозина се фалат по телото, и јас
ќе се фалам; 19зашто вие, кои сте мудри, со
задоволство ги трпите безумните! 20Имено,
поднесувате ако некој ве заробува, ако некој ве
проголтува, ако некој ви одзима, ако некој се
возвишува себеси, ако некој ве удира по лице.
21За срам велам, како да бевме немоќни.

Но ако е некој смел во нешто (зборувам во
безумство) и јас сум смел. 22Евреи ли се? И јас
сум. Израелци ли се? И јас сум. Авраамово
потомство ли се? И јас сум. 23Христови
служители ли се? (зборувам во безумство), јас
сум уште повеќе. Повеќе се трудев, повеќепати
бев во зандани, тепан безброј пати; многупати
во смртна опасност. 24Од Евреите примив
петпати по четириесет удари без еден.
25Трипати бев тепан со стапови, еднаш
каменуван, трипати доживеав бродолом и ноќ
и ден поминав на отворено море. 26Често
патував, бев во опасности од реки, во
опасности од разбојници, во опасности од
сонародници, во опасности од неевреи; во
опасности во град, во опасности во пустина, во
опасности на море, во опасности меѓу лажни
браќа; 27во труд и тешкотија, многупати во
неспиење, во глад и жед, во многу постење, на
студ и во голотија; 28покрај тие надворешни
нешта, ме притискаат грижата за сите цркви.
29Кој изнемоштува, та да не изнемоштам и јас?
Кој се соблазнува, а јас да не согорувам?

30Ако треба да се фалам, ќе се фалам со
својата немоќ. 31Бог и Таткото на нашиот
Господ Исус, Кој е благословен во вечни
векови, знае дека не лажам. 32Во Дамаск,
намесникот на царот Арета, го чуваше
дамасковиот град, сакајќи да ме фати, 33а јас
бев спуштен низ прозорец, во кош, преку ѕидот
и избегав од неговите раце.

**Павловите виденија**

**12** Фалењето е потребно, иако не е
полезно, но сепак ќе поминам на
Господовите виденија и откровенија.
2Познавам еден човек во Христос, кој пред
четиринаесет години, не знам дали во телото
или надвор телото, Бог знае, беше грабнат и
издигнат до третото небо. 3И за таквиот човек,
не знам дали во телото или надвор од телото,
Бог знае, 4знам дека беше грабнат и издигнат
до рајот и дека чул неискажливи зборови, што
човек не може да ги каже. 5Ќе се фалам со
таков човек, а со себеси нема да се фалам,
освен со своите немоќи. 6Зашто, дури и да
сакам да се фалам, нема да бидам неразумен,
бидејќи ќе ја зборувам вистината. Но се
воздржувам, за да не помисли некој за мене
повеќе, отколку што во мене гледа или од мене
слуша.

7А за да не се возвишам поради многуте
откровенија, даден ми е трн во телото, сатанин
ангел, за да ме удира, за да не се возвишам!
8Трипати го преколнував Господ тоа да го
отстрани од мене. 9А Тој ми рече: "Доста ти е
Мојата благодат, зашто Мојата сила се
покажува совршена во немоќта." Затоа, со
поголема радост ќе се фалам во своите
немоќи, за да ме осени Христовата сила.
10Затоа наоѓам задоволство во немоќите,
навредите, маките, прогонувањата,
тешкотиите заради Христос, зашто кога сум
немоќен, тогаш сум силен.

11Станав безумен; вие ме принудивте. А
требаше вие да ме препорачувате, зашто во
ништо не сум помал од познатите апостоли,
иако не сум никој и ништо. 12Знаците на
вистинските апостоли беа извршени меѓу вас
во секакво трпение, во чудотворни знаци, чуда
и сили. 13Во што бевте помалку од другите
цркви, освен што јас не ви бев товар? Простете
ми ја таа грешка!

14Еве, готов сум да дојдам кај вас и по
третпат, и нема да ви бидам товар, зашто не го
барам вашето, туку вас. Зашто, децата не се
должни да печалат за родителите, туку
родителите за децата. 15А јас со најголемо
задоволство ќе потрошам сè и самиот ќе се
потрошам за вашите души. Кога јас ве љубам

толку многу, треба ли да бидам помалку
љубен? [16]Па нека биде така! Не ви бев товар,
но сепак, како итар човек, ве добив со измама.
[17]Дали ве искористив преку некој од оние што
ви ги испратив? [18]Го замолив Тит и со него го
испратив оној брат. Зар Тит ве искористи? Зар
не живеевме по истиот дух? Не одевме ли по
истите стапки?
[19]Вие веќе мислите дека се браниме пред вас!
Пред Бог, во Христос, зборуваме, а сè е тоа,
мили мои, за ваша надградба. [20]Зашто се
плашам, кога ќе дојдам, да не ве најдам такви
какви што ве сакам, и да не се најдам и јас пред
вас таков каков што вие не ме сакате; да не
затекнам меѓу вас: кавги, завист, гнев,
соперништво, клевети, шушукања,
вообразеност, вознемирувања; [21]и кога ќе
дојдам пак, да не ме понизи мојот Бог пред вас
и да не треба да плачам за мнозина, кои
згрешиле порано, а не се покајале за
нечистотата, блудството и срамните нешта
што ги направиле.

### Павловиот копнеж за посета на Коринќаните

**13** Ова е третпат како доаѓам кај вас. "Од
устата на двајца или тројца сведоци ќе
биде потврдена секоја работа." [2]Како што ве
предупредив кога бев кај вас вториот пат, така
и сега ве предупредувам, кога не сум кај вас,
дека тие што згрешиле пред тоа, и сите други,
ако дојдам повторно, нема да ве поштедам,
[3]штом барате доказ дали зборува во мене
Христос, Кој не е немоќен спрема вас, туку е
силен во вас. [4]Зашто, иако беше распнат во
немоќ, сепак живее преку Божјата моќ. И ние
исто така сме немоќни во Него, но ќе живееме
преку Него од Божјата моќ спрема вас.
[5]Испитувајте се сами себеси дали сте во
верата, проверете се сами себе! Или не го
знаете ова за себеси, дека Исус Христос е во
вас, освен ако не сте лажни. [6]Но се надевам
дека ќе познаете оти ние не сме лажни. [7]Го
молиме Бога да не направите никакво зло, не
за да се потврдиме ние, туку за да правите вие
добро, а ние да прилегаме на лажни. [8]Затоа
ние не можеме ништо против вистината, туку
само за вистината. [9]Имено, се радуваме кога
сме ние слаби, а вие јаки; затоа и се молиме за

вашето обновување. [10]Затоа ви го пишувам
ова, во отсуство, за да не постапам строго, кога
ќе бидам кај вас, според власта што Господ ми
ја даде за надградување, а не за разурнување.
[11]На крајот, браќа, радувајте се,
усовршувајте се, утешувајте се, бидете
едномисленици, живејте во мир; и Бог на
љубовта и на мирот ќе биде со вас!
[12]Поздравете се еден друг со свет целив !
[13]Ве поздравуваат сите светии!
[14]Благодатта на нашиот Господ Исус
Христос, љубовта на Бог и заедништвото на
Светиот Дух да бидат со сите вас!

# Посланието на Павле до Галатите

**1** Павле, апостол (испратен не од луѓе, ниту
со посредство на човек, туку преку Исус
Христос и Бог Таткото, Кој Го воскресна од
мртвите), [2]и сите браќа кои се со мене, до
црквите во Галатија. [3]Благодат и мир вам од
Бог, нашиот Татко и од Господ Исус Христос,
[4]Кој се даде Себеси за нашите гревови, за да нè
избави од сегашниот зол свет, по волјата на
нашиот Бог и Татко, [5]Кому нека е слава за
вечни векови. Амин!

### Единствено вистинито Евангелие

[6]Се чудам дека така брзо се одвраќате од Оној
Кој ве повика преку Христовата благодат, и
преминувате кон друго евангелие, [7]кое не е
друго, само има некои кои ве збунуваат и
сакаат да го изопачат Христовото Евангелие.
[8]Но ако дури и ние или ангел од небото ви
проповеда друго евангелие, спротивно од она
што ви го проповедавме, нека биде проклет!
[9]Како што рековме порано и сега пак велам:
ако некој ви проповеда евангелие, покрај она
што го примивте, нека биде проклет! [10]Дали
сега јас барам наклонетост од луѓето или од
Бог? Или, пак, настојувам да им угодам на
луѓето? Ако уште би им угодувал на луѓето,
немаше да бидам Христов слуга.

**Павловата покана во служба**
11 Но јас ве известувам, браќа, дека
Евангелието кое го проповедав не е човечко,
12 бидејќи ниту го примив од човек ниту го
научив, туку е преку откровение од Исус
Христос.
13 Вие секако сте чуле за моето некогашно
поведение во јудаизмот: колку прекумерно ја
гонев Божјата црква и се обидував да ја
уништам; 14 и во јудаизмот надминав многу свои
врсници сред својот народ, имајќи крајна
ревност за преданијата на моите претци. 15 А
кога Му беше по волја на Бог, Кој ме издвои
уште од утробата на мојата мајка и ме повика
преку Својата благодат, 16 да Го открие во мене
Својот Син за да Го проповедам меѓу
неевреите, не се посоветував веднаш со телото
и крвта, 17 ниту отидов горе во Ерусалим кај
оние кои пред мене беа апостоли, туку отидов
понатаму во Арабија и пак се вратив во
Дамаск.
18 А три години подоцна отидов горе во
Ерусалим за да го видам Петар, и останав кај
него петнаесет дена. 19 Но не видов некој друг
од апостолите, освен Јаков, Господовиот брат.
20 (А ова што ви го пишувам, еве пред Бог
велам дека не лажам.) 21 Потоа дојдов во
краиштата на Сирија и Киликија. 22 А на
црквите во Јудеја, кои се во Христос, лично
уште им бев непознат; 23 тие беа само слушале:
"Оној кој некогаш нè прогонуваше, сега ја
проповеда верата која некогаш ја
разурнуваше." 24 И го славеа Бог заради мене.

**Во Ерусалим**

**2** По четиринаесет години пак отидов горе
во Ерусалим со Барнаба, земајќи го со себе
и Тит. 2 А отидов горе по откровение и им го
изложив Евангелието кое го навестувам меѓу
неевреите, но насамо на видните, од страв да
не трчам или да не сум трчал напразно. 3 Но ни
Тит, кој беше со мене, иако Грк, не беше
принуден да се обреже, 4 и тоа заради лажните
браќа, кои се беа вовлекле за да ја душкаат
нашата слобода која ја имаме во Христос Исус,
за да нè поробат. 5 Но не им се потчинивме ни
за час, за да остане со вас вистината на
Евангелието.

[6]А што се однесува до оние кои беа сметани
за видни (какви и да биле некогаш, мене ми е
сеедно; Бог не гледа кој е кој), тие видните
ништо не ми придадоа. [7]Туку, напротив, кога
видоа дека мене ми беше доверено
Евангелието меѓу необрежаните, како што му
беше на Петар меѓу обрежаните [8](зашто Оној
што дејствуваше во Петар за апостолство меѓу
обрежаните, ме оспособи и мене за
необрежаните) [9]и кога ја познаа благодатта
што ми е дадена, Јаков, Кифа и Јован, кои беа
сметани за столбови, ми ја подадоа мене и на
Барнаба десната рака во знак на заедништво;
за да одиме ние кај неевреите, а тие кај
обрежаните; [10]само да си спомнуваме за
бедните, што и без тоа сакав да го правам.

### Павле се соочува со Петар

[11]А кога Кифа дојде во Антиох, му се
противставив в лице, зашто требаше да биде
осуден. [12]Имено, пред да дојдат некои луѓе од
Јаков, тој јадеше со неевреите, но кога дојдоа
овие тој се повлече и се тргна настрана, заради
страв од обрежаните. [13]Со него се двоеја и
другите Евреи, така што нивното лицемерство
го заведе и Барнаба.

[14]Кога видов дека не одат право според
вистината на Евангелието, му реков на Кифа
пред сите: "Ако ти, кој си Евреин, живееш
како нееврин, а не јудејски, како можеш да ги
принудуваш неевреите да живеат јудејски?

[15]Ние по раѓање сме Евреи, а не грешници од
неевреите, [16]но бидејќи знаеме дека човекот не
се оправдува преку делата на Законот, туку
само преку вера во Христос Исус, и ние
поверувавме во Христос Исус, за да бидеме
оправдани преку вера во Христос, а не преку
делата на Законот; зашто од делата на
Законот нема да се оправда ниту еден.

[17]Но ако и ние самите, сакајќи да се
оправдаме во Христос, се најдовме грешници,
дали тогаш Христос му служи на гревот?
Никако! [18]Зашто, ако повторно го ѕидам она
што сум го разурнал, покажувам дека сум
престапник; [19]бидејќи преку Законот умрев за
Законот, за да живеам за Бог. [20]Со Христос бев
распнат; и јас веќе не живеам, туку Христос
живее во мене, а животот што сега го живеам

во телото, го живеам преку вера во Божјиот
Син, Кој ме засака и Се предаде Себеси за
мене . 21 Не ја поништувам Божјата благодат,
зашто ако праведноста доаѓа преку Законот,
тогаш Христос умре залудно.

### Искуството на Галатите

3 О неразумни Галати! Кој ве маѓепса вас,
пред чии очи Исус Христос беше прикажан
како распнат? 2 Сакам само ова да го дознам од
вас: дали Го примивте Духот врз основа на
делата на Законот или преку слушањето со
вера? 3 Толку ли сте неразумни? Почнавте со
Духот, и зарем сега совршени станавте преку
телото? 4 Дали толку многу страдавте залудно,
ако навистина беше залудно! 5 А Оној Кој ви го
дава Духот и прави моќни дела меѓу вас, дали
го прави тоа врз основа на делата на Законот
или преку слушањето со вера?

6 Како што и Авраам "му поверува на Бог и
тоа му се припиша за праведност." 7 Затоа,
бидете сигурни, дека Авраамови синови се
оние кои се од верата. 8 А и Писмото предвиде
дека Бог преку вера ќе ги оправда другите
народи, и однапред му го навести Евангелието
на Авраам, велејќи: "Во тебе ќе бидат
благословени сите народи." 9 И така, оние кои
се од верата, благословени се со Авраам кој
веруваше.

10 Всушност, оние што ги прават делата на
Законот, проколнати се, бидејќи е пишано:
"Проклет да е секој, кој не е постојан во сè
што е напишано во книгата на Законот и не го
исполнува тоа." 11 А дека никој не е оправдан
пред Бога преку Законот, јасно е, зашто
"Праведникот ќе живее преку вера." 12 А
Законот не дејствува преку верата, туку вели:
"Кој ги исполнува, ќе живее преку нив."
13 Христос нè откупи од проклетството на
Законот, откако стана проклетство за нас,
зашто е пишано: "Проклет да е секој што виси
на дрво!", 14 та во Христос Исус Авраамовиот
благослов да дојде на народите и преку вера да
Го примиме ветувањето на Духот.

15 Браќа, зборувам како човек, заветот што
човек го потврдил, никој не го отфрла, ниту му
додава нешто. 16 А ветувањата им беа дадени на
Авраам и на неговото потомство. И не вели:

"И на потомците", како за мнозина, туку како
за еден: "И на твоето потомство", Кое е
Христос. [17]Го велам и ова: Законот што
настапи по четиристотини и триесет години, не
го поништува заветот, што Бог го потврдил
порано, ниту го поништува ветувањето.
[18]Зашто, ако наследството доаѓа од законот,
тоа веќе не е од ветувањето; но Бог му го
подари на Авраам преку ветување.

### Целта на Законот

[19]Тогаш, зошто е Законот? Тој беше даден
заради престапите, откако беше воведен со
ангели со помош на посредник, додека не дојде
потомокот, кому Му беше дадено ветувањето.
[20]Посредник, пак, нема таму каде што е само
еден, а Бог е Еден.
[21]Според тоа, дали е Законот противен на
Божјите ветувања? Никако! Зашто, ако беше
даден закон, што може да даде живот, тогаш
навистина праведноста би била од законот.
[22]Но Писмото сите ги става под грев, та врз
основа на верата во Исус Христос ветувањето
да им биде дадено на оние што веруваат.
[23]А пред да дојде верата, бевме држани под
старателство на законот, чувани за верата која
требаше да се открие. [24]Така, Законот ни стана
наш воспитувач до Христос, за да бидеме
оправдани преку верата. [25]А сега дојде верата,
и не сме повеќе под воспитувач.
[26]Зашто, сите сте Божји синови преку вера
во Христос Исус, [27]бидејќи сите кои се
крстивте во Христос, се облековте со Христос.
[28]Нема веќе ни Евреин ни Грк, нема веќе ни
роб ни слободен, нема веќе ни машко ни
женско, зашто вие сите сте едно во Христос
Исус. [29]А ако сте пак вие Христови, тогаш сте
Авраамово потомство, наследници според
ветувањето.

### Наследството на верниците

**4** Ви велам, пак, додека наследникот е дете,
со ништо не се разликува од робот, иако е
господар на сè, [2]туку е под старатели и
управители до рокот определен од таткото.
[3]Така и ние, додека бевме малолетни, бевме
заробени под првобитните принципи на светот,
[4]а кога се исполни времето, Бог Го испрати

Својот Син, роден од жена, роден под Законот,
[5]за да ги откупи оние што беа под Законот, за
да го примиме посинувањето. [6]А бидејќи сте
синови, Бог Го испрати во нашите срца Духот
на Својот Син, Кој вика: "Аба, Татко!" [7]Затоа
не си повеќе роб, туку син, а ако си син, тогаш
си и наследник преку Бог.

[8]Но вие порано, не познавајќи Го Бог, им
бевте робови на оние кои по природа не се
богови. [9]А сега, откога Го познавате Бог, или
уште подобро, откако Бог ве позна вас, како
можете пак да им се враќате на слабите и
бедни принципи, на кои сакате пак одново да
им робувате? [10]Внимавате на деновите,
месеците, времињата и годините. [11]Се плашам
за вас, да не се трудев напразно за вас.

[12]Ве молам, браќа, бидете каков што сум јас,
зашто и јас сум како вас! Вие со ништо не ми
згрешивте. [13]А знаете дека првиот пат, заради
телесна немоќ, ви го проповедав Евангелието;
[14]и испитувањето кое беше за вас во моето
тело, не го отфрливте, ниту се згнасивте од
него, туку ме примивте како Божји ангел, како
да бев Христос Исус. [15]Сега, каде е она ваше
блаженство? Зашто ви сведочам, дека ако
беше можно, ќе ги извадевте и своите очи и ќе
ми ги дадевте мене. [16]Дали ви станав
непријател затоа што ви ја зборувам
вистината?

[17]Тие се ревносни, но не за ваше добро, туку
сакаат да ве одвојат, за да одите по нив.
[18]Меѓутоа, добро е секогаш да се стремите кон
доброто, а не само кога сум јас кај вас. [19]Чеда
мои, кои повторно со мака ве раѓам додека
Христос се обликува во вас, [20]би сакал да сум
сега кај вас, и да ви се обратам со поинаков
тон, зашто сум во недоумица за вас.

**Исак и Исмаил**

[21]Кажете ми, вие кои сакате да бидете под
законот, не го слушате ли законот? [22]Зашто е
напишано дека Авраам имаше два сина, едниот
од робинка, а другиот од слободна. [23]Но оној од
робинката роден е по тело, а оној од
слободната преку ветување.

[24]Ова е речено сликовито: тие жени се двата
завета; едниот од гората Синај, кој раѓа за
ропство; тој е Агара, [25]а Агара е Синајската

Гора во Арабија и одговара на сегашниот
Ерусалим, кој робува со своите деца. 26Но
горниот Ерусалим е слободен, тој е нашата
мајка, 27зашто е напишано:

"Весели се неротко,
ти која не си родила;
воскликни радосно, ти,
која не си видела породилни маки;
зашто повеќе деца има оставената,
отколку онаа што има маж. "

28А вие сте, браќа, деца на ветувањето како
Исак. 29И како што во тоа време оној што се
роди по тело, го прогонуваше оној што се роди
по дух, така е и сега. 30А што вели Писмото?
"Истерај ја робинката и нејзиниот син, зашто
синот на робинката нема да биде наследник со
синот на слободната!" 31Затоа, браќа, ние не
сме деца на робинката, туку на слободната.

**Предноста на христијанската слобода**

5 Христос нè ослободи за да бидеме
слободни. Според тоа, стојте цврсто и не
потчинувајте му се пак на ропскиот јарем.
2Еве, јас, Павле, ви велам: ако се обрежете,
Христос никако нема да ви користи. 3И пак му
сведочам на секој човек што се обрежува, дека
е должен да го исполни целиот закон. 4Од
Христос се одвоивте вие кои сакате да бидете
оправдани преку законот; отпаднавте од
благодатта. 5Зашто ние, преку Духот, по вера,
ја очекуваме надежта на праведноста, 6а во
Христос Исус ниту обрезанието има вредност,
ниту необрезанието, туку верата која дејствува
преку љубовта.
7Трчавте добро! Кој ви попречи да не се
покорувате на вистината? 8Тоа убедување не е
од Оној Кој ве повика. 9Малку квас го
потквасува целото тесто. 10Јас сум уверен за
вас во Господа, дека нема да мислите инаку. А
кој ве збунува ќе претрпи осуда, кој и да е!
11Ако пак јас, браќа, уште го проповедам
обрезанието, зошто уште ме прогонуваат? Во
тој случај се укинува соблазната од крстот!
12О, да се отсечеа оние што ве колебат!
13Зашто вие, браќа, бевте повикани кон
слобода. Само слободата да не ви биде повод

за телесност, туку со љубов служете си еден на
друг. 14Зашто целиот Закон е исполнет во еден
збор: "Љуби го својот ближен како самиот
себе!" 15Ако пак се гризете и јадете еден со
друг, гледајте да не се истребите меѓусебе.
16А велам: живејте по Духот и нема да ја
исполнувате похотата на телото, 17зашто
телото силно го посакува спротивното на
Духот, а Духот спротивното на телото, зашто
тие се противат еден на друг, за да не го
правите она што сакате. 18Но, ако ве води
Духот не сте под Законот.
19А делата на телото се познати; тоа се:
блудство, нечистота, бесрамност,
20идолопоклонство, вражање, непријателства,
препирки, љубомора, излив на лутина,
расправии, несогласувања, делби; 21завист,
пијанство, срамни гозби и слични на овие, за
кои однапред ве предупредив, како што ви
реков и порано, дека оние што прават такви
работи нема да го наследат Божјото царство.
22А плодот на Духот е: љубов, радост, мир,
долготрпеливост, љубезност, добрина, верност,
кроткост, воздржливост; 23против овие нешта
нема закон. 24А оние кои се Христови го
распнаа своето тело со неговите страсти и
похоти. 25Ако живееме по Духот, и да одиме
според Духот! 26Да не бидеме полни со суетно
славољубие, да не се предизвикуваме еден со
друг и да не си завидуваме еден на друг!

**Љубовта на дело**

**6** Браќа, и да падне некој во некаков престап,
вие, кои сте духовни, поправајте го таквиот
со дух на кроткост, чувајќи се себеси и вие да
не бидете искушани. 2Носете ги бремињата
еден на друг, и со тоа ќе го исполните
Христовиот закон! 3Зашто, ако некој мисли
дека е нешто, а е ништо, самиот се мами. 4А
секој да го испита своето дело, и тогаш ќе има
пофалба само пред себеси, а не пред друг.
5Зашто секој треба да го носи својот товар.
6А оној кој се учи на словото, нека ги дели
сите свои добра со оној кој го поучува.

**Законот на жетва и сеидба**

7Не лажете се: Бог не дозволува да биде
исмеван! Бидејќи човекот што ќе посее, тоа и

ќе жнее: [8]кој сее во своето тело, од телото ќе
пожнее погибел; а кој сее во Духот, од Духот
ќе пожнее вечен живот. [9]Да не ви стане мачно
правејќи добро, зашто ако не се умориме ќе
жнееме во право време. [10]Затоа, додека имаме
време, да им правиме добро на сите, а најмногу
на оние кои припаѓаат на нашето семејство по
вера.

**Павловите завршни забелешки**

[11]Видете, со колку големи букви ви пишувам
своерачно!

[12]Сите оние кои сакаат да се покажат добри
според телото, тие ве принудуваат да се
обрежувате, само за да не бидат гонети заради
Христовиот крст. [13]Зашто ни самите тие, кои
се обрежуваат не го пазат Законот, а сакаат
вие да се обрежувате, за да се фалат со вашето
тело. [14]Никако да не се фалам со нешто друго,
освен во крстот на нашиот Господ Исус
Христос, преку Кого светот е распнат за мене
и јас за светот! [15]Зашто ниту обрезанието е
нешто, ниту необрезанието, туку новото
создание. [16]А на сите кои ќе го следат ова
правило - мир и милост, ним и на Божјиот
Израел.

[17]Во иднина никој да не ми додева повеќе,
зашто на своето тело ги носам Исусовите
белези.

[18]Браќа, благодатта на нашиот Господ Исус
Христос да биде со вашиот дух. Амин!

# Посланието на Павле до Ефешаните

**1** Павле, преку Божја волја апостол на Исус
Христос, до светиите во Ефес и верните во
Христос Исус: [2]благодат вам и мир од Бог,
нашиот Татко и од Господ Исус Христос!

**Благословот на откупувањето**

[3]Да биде благословен Бог и Таткото на нашиот
Господ Исус Христос, Кој нѐ благослови во
Христос, со секаков духовен благослов на

небесата; [4]зашто нè избра во Него уште пред
создавањето на светот, за да бидеме свети и
непорочни пред Него во љубов: [5]Тој однапред
нè определи за да нè посини преку Исус
Христос, според благонаклоноста на Својата
волја, [6]за да биде величана славата на
Неговата благодат, со која нè дарува во
Возљубениот; [7]во Кого имаме откуп преку
Неговата крв, прошка на престапите, според
богатствата на Неговата благодат, [8]која
изобилно ја излеа на нас. Во секоја мудрост и
разумност [9]ни ја соопшти тајната на Својата
волја, според Својата благонаклоност, што ја
одреди во Него, [10]за да ја спроведе кога ќе се
исполнат времињата; за да соедини повторно
во Христос сè што е на небесата и што е на
земјата.

Во Него, [11]во Кого и ние бевме избрани за
наследници, зашто бевме однапред определени
според намерата на Оној Кој прави сè по
советот на Својата волја, [12]за да бидеме за
величање на Неговата слава, ние, кои веќе
отпорано се надевавме во Христос. [13]Во Него
сте и вие, откако ја чувте пораката на
вистината - Евангелието на вашето спасение -
и откако поверувавте, запечатени со Светиот
Дух на ветувањето, [14]кој е залог за нашето
наследство, за откупување на оние кои станаа
Божја сопственост - за величање на Неговата
слава.

[15]Затоа и јас, откако чув за вашата вера во
Господ Исус и за вашата љубов кон сите
светии, [16]не престанувам да благодарам за вас,
кога ве спомнувам во своите молитви, [17]та Бог
на нашиот Господ Исус Христос, Таткото на
славата, да ви даде дух на мудрост и
откровение во целосното познавање на Него.
[18]Молам и да ви се просветлат очите на вашето
срце, за да знаете каква е надежта на Неговото
призвание, какво е богатството на славата на
Неговото наследство во светиите, [19]и колку е
ненадминлива Неговата сила кон нас кои
веруваме - според дејствувањето на силата на
Неговата моќ, [20]чие дејство го покажа во
Христос, кога Го воскресна од мртвите и го
постави оддесно на Себеси на небесата,
[21]далеку над секое началство, власт, сила,
господство и над секое име кое се спомнува, не

само во овој век, туку и во идниот. 22И сè Му
покори под Неговите нозе, а Него Го постави
за глава над сè, за црквата, 23која е Негово
тело - полнотата на Оној Кој исполнува сè во
сè.

## Спасение од грев

2 И вие, кои бевте мртви поради вашите
престапи и гревови, 2во кои живеевте
некогаш според образецот на овој свет, според
принцот на силите на воздухот - духот кој
дејствува сега во синовите на непокорноста,
3меѓу кои и ние живеевме некогаш во своите
телесни страсти, извршувајќи ги желбите на
телото и на умот, и бевме по природа чеда на
гневот како и останатите. 4Но Бог, Кој е богат
со милост, поради Својата голема љубов со
која нè засака, 5нè оживеа заедно со Христос и
нас, кои иако бевме мртви поради нашите
гревови (по благодат сте спасени) - 6и со Него
нè воскресна и нè постави на небесата, во
Христос Исус, 7та, во идните векови да го
покаже ненадминливото богатство на Својата
благодат, во љубезност спрема нас во Христос
Исус. 8Зашто по благодат сте спасени, преку
вера, и тоа не е од вас самите - тоа е Божји
дар! 9Не е од делата, за да не се фали некој,
10зашто Негово дело сме, создадени во Христос
Исус за добри дела, кои Бог однапред ги
подготви, за да живееме во нив.

## Не повеќе туѓинци

11Затоа спомнете си, дека вие кои некогаш
бевте неевреи по тело, нарекувани необрежани
од оние кои се нарекуваа обрежани по телото,
со човечки раце; 12во она време бевте без
Христос, исклучени од израелското општество
и туѓинци на заветите на ветувањето, без
надеж и без Бог во светот. 13А сега во Христос
Исус, вие кои некогаш бевте далеку, доведени
сте близу преку Христовата крв.

14Зашто Тој е нашиот мир, Кој од двете
направи едно и го разурна преградниот ѕид,
што ги делеше, 15и во Своето тело го укина
непријателството, односно законот со неговите
заповеди и одредби, и создавајќи мир, за во
Себе да создаде од двата еден нов човек, 16и
обата во едно тело да ги измири со Бог преку

крстот, со што во Себе го уби непријателството.
[17]Тој дојде и ви проповедаше мир на вас кои
бевте далеку и мир на оние кои беа близу:
[18]зашто преку Него, и едните и другите, имаме
пристап кај Таткото во еден Дух.
[19]Затоа, вие не сте веќе туѓинци и
придојдени, туку сте сограѓани на светиите и
Божјо семејство, [20]надѕидани врз основата на
апостолите и пророците, а темелниот камен е
Самиот Христос Исус, [21]во Кого целата стројно
составена зграда расте во свет храм во Господ,
[22]врз кого и вие во Духот заедно се соѕидувате
во Божјо живеалиште.

## Божјиот план

**3** Затоа јас, Павле, затвореник сум на
Христос Исус заради вас неевреите, [2]ако
навистина сте чуле за управителството на
Божјата благодат која ми е дадена за вас, [3]дека
по откровение ми беше соопштена тајната,
како што порано пишав накратко. [4]Читајќи
оттаму можете да го разберете моето сфаќање
на Христовата тајна [5]што во другите
поколенија не им беше објавена на човечките
синови, како што сега преку Духот им е
откриена на Неговите свети апостоли и
пророци: [6]дека неевреите се сонаследници и
органи на телото, и соучесници на ветувањето
во Христос Исус, преку Евангелието, [7]на кое
му станав служител согласно дарот на Божјата
благодат, која ми беше дадена според
делувањето на Неговата моќ. [8]Мене, најмалиот
од сите светии, ми е дадена оваа благодат за да
им го навестувам на неевреите Евангелието на
Христовото богатство кое не може целосно да
се сфати [9]и на сите да им расветлам во што се
состои располагањето со тајната, која од
вечноста беше скриена во Бог - Кој создаде сè;
[10]та многустраната Божја мудрост да им се
соопшти сега преку црквата на началствата и
на властите на небесата. [11]Ова беше според
вечната цел, која ја оствари во Христос Исус,
нашиот Господ, [12]во Кого имаме смелост и
пристап со увереност преку верата во Него.
[13]Затоа ве молам да не се обесхрабрувате
заради моите неволи, што ме снајдоа заради
вас; зашто тие се ваша слава.

**Павловата молитва за Ефешаните**

14 Заради тоа ги преклонувам своите колена
пред Таткото на нашиот Господ Исус Христос,
15 од Кого секој род на небесата и на земјата го
добива своето име; 16 да ви даде, според
богатството на Својата слава, да зајакнете со
сила во внатрешниот човек преку Неговиот
Дух, 17 та преку вашата вера Христос да живее
во вашите срца; да бидете вкоренети и
втемелени во љубовта за 18 да можете да
сфатите со сите светии колкава е ширината,
должината, височината и длабочината, 19 и да ја
познаете Христовата љубов, која го надминува
знаењето, за да бидете исполнувани во целата
Божја полнота.

20 А на Оној, Кој може да направи
неспоредливо повеќе, отколку што можеме да
бараме или замислиме, според силата што
дејствува во нас - 21 Нему нека Му биде слава во
црквата и во Христос Исус во сите поколенија
засекогаш. Амин!

**За единството**

4 Затоа, ве молам, јас, затвореник на Господ,
да живеете достојно за призванието во кое
сте повикани, 2 со сета понизност, кроткост и со
трпеливост, поднесувајќи се едни со други во
љубов! 3 Настојувајте да го запазите единството
на Духот во врската на мирот. 4 Постои едно
тело и еден Дух, како што бевте и вие
повикани во една надеж на вашето призвание;
5 еден Господ, една вера, едно крштавање, 6 еден
Бог и Татко на сите, Кој е над сите, преку сите
и во сите.

7 А секому од нас му е дадена благодат
според мерата на Христовиот дар. 8 Затоа се
вели:

> "Кога се вознесе,
> поведе робје;
> а на луѓето им даде дарови."

9 (А "се вознесе" - што значи друго, освен дека
исто така слегол во долните предели на
земјата? 10 Тој што слезе, тоа е Оној истиот Кој
се вознесе над сите небеса, за да исполни сѐ.)
11 И Тој даде едни за апостоли, а други за
пророци; едни за евангелисти, а други за

пастири и учители, [12]за да се усовршат
светиите за делото на службата, за
изградување на Христовото тело, [13]сè додека
сите не дојдеме до единство во верата и
познавањето на Божјиот Син, до зрелиот
човек, до мерата на растот на Христовата
полнота.
[14]Затоа да не бидеме веќе деца, фрлани
натаму-наваму од бранови и носени од
ветровите на некое учење, со човечка измама и
лукавство, со итро измислени заблуди; [15]туку,
говорејќи ја вистината во љубов, ние треба да
растеме во сè - кон Оној Кој е главата,
Христос. [16]Од Него, целото тело е поврзано и
соединето во едно, на тој начин што секоја
врска дава поткрепа според соодветно
дејствување на секој одделен дел; тоа прави
телото да расте за својата сопствена надградба
во љубов.

**Нов начин на размислување**

[17]Затоа ова го велам и сведочам во Господ, да
не живеете веќе како што живеат неевреите во
суетата на својот ум, [18]помрачени во својот
разум, исклучени од Божјиот живот, заради
незнаењето кое е во нив, заради закоравеноста
на нивното срце. [19]Откако станаа
бесчувствени, се предадоа себеси на
сладострастие, за ненаситно да вршат секаква
нечистота.
[20]А вие не Го познавте така Христос, [21]ако
навистина сте Го чуле и ако сте во Него
поучени онака како што е вистината во Исус,
[22]та во однос на своето поранешно поведение
да го соблечете од себе стариот човек, кој
пропаѓа според измамливите похоти, [23]и да се
обновувате во духот на својот ум, [24]и бидете
облечени во новиот човек, кој според Бог е
создаден во вистинска праведност и светост.
[25]Затоа отфрлете ја лагата и зборувајте
вистина секој со својот ближен, зашто сме
органи едни на други! [26]Гневете се, но не
грешете! Сонцето да не зајде во вашиот гнев,
[27]и не давајте му место на ѓаволот! [28]Кој
крадел, да не краде веќе, туку подобро да се
труди и да го работи со своите раце она што е
добро, за да може да му дава на оној што има
потреба!

[29]Никаков лош збор да не излегува од
вашата уста, туку само полезен за
изградување, каде што е потребно, за да им
даде благодат на слушателите. [30]И не
жалостете Го Светиот Дух, со Кој сте
запечатени за денот на избавувањето! [31]Секоја
горчина, гнев, јарост, викање и хулење да
бидат отстранети од вас, заедно со секаква
злоба. [32]Бидете љубезни еден кон друг,
чувствителни, проштавајќи си еден на друг,
како што и Бог ви прости вам во Христос.

**Божји следбеници**

5 И така, угледајте се на Бог, како мили
чеда, [2]и живејте во љубов, како што и
Христос ве засака вас и Се предаде Себеси за
нас, како принос и жртва на Бог, за
благопријатен мирис.
[3]А блудство и секаква нечистотија или
лакомост, да не се спомнуваат меѓу вас, како
што им прилега на светиите! [4]Ниту срамни и
празни зборови, ниту непристојни шеги, туку
подобро благодарности! [5]Зашто, знајте го ова:
ниеден блудник, ниеден нечист, ниеден алчник
- кој е идолопоклоник - нема наследство во
царството на Христос и Бог! [6]Никој да не ве
мами со празни зборови, зашто заради тие
нешта доаѓа Божјиот гнев врз синовите на
непокорноста. [7]И така, не станувајте нивни
соучесници!
[8]Зашто некогаш бевте темнина, но сега сте
светлина во Господ; живејте како деца на
светлината [9](зашто плодот на светлината се
состои во секаква добрина, праведност и
вистина!) [10]и испитувајте што Му е по волја на
Господ! [11]И не бидете соучесници во
бесплодните дела на темнината, туку
изобличувајте ги, [12]зашто срамно е и да се
зборува за она што тие го вршат скришно. [13]А
сè станува јавно преку светлината, зашто сè
што станува јавно, светлина е. [14]Затоа се вели:

"Стани ти што спиеш,
воскресни од мртвите
и Христос ќе те осветли!"

[15]И затоа, внимавајте грижливо како живеете!
Не како немудри, туку како мудри,

[16]искористувајќи го времето, зашто дните се зли!
[17]Па така, не бидете неразумни, туку разберете
каква е Господовата волја! [18]И не опивајте се
со вино во кое е разузданоста, туку
исполнувајте се со Духот, [19]зборувајќи си со
псалми, химни и духовни песни, пеејќи Му на
Господ и воспевајќи Го во своето срце!
[20]Благодарете Му секогаш за сè на Бог
Таткото, во името на нашиот Господ Исус
Христос! [21]Покорувајте се еден на друг со
страхопочит кон Христос!

**Брачни односи**

[22]Жените да им се покоруваат на своите мажи,
како на Господ, [23]зашто мажот е глава на
жената, како што е и Христос глава на
црквата, а Тој е Спасителот на телото! [24]И
како што црквата Му се покорува на Христос,
така да им бидат и жените покорни во сè на
своите мажи.

[25]Мажи, љубете ги своите жени, како што и
Христос ја засака црквата и се предаде Сам
Себеси за неа, [26]за да ја освети, исчистувајќи ја
преку водно капење со словото, [27]и да ја
претстави пред Себе црквата во сета нејзина
слава, без дамка, ниту брчка, или нешто
слично, за да биде света и непорочна. [28]Така и
мажите се должни да ги љубат своите жени
како своите сопствени тела. Кој ја љуби
својата жена, се љуби себеси. [29]Зашто никој
никогаш не го намразил своето тело, туку го
храни и негува како и Христос црквата,
[30]зашто ние сме органи на Неговото тело.
[31]"Затоа човекот ќе ги остави татка си и мајка
си, и ќе се прилепи кон својата жена, и двајцата
ќе станат едно тело." [32]Оваа тајна е голема, а
јас зборувам за Христос и црквата. [33]И така,
секој од вас да ја љуби својата жена како
себеси, а жената да го почитува својот маж.

**Деца и родители**

**6** Деца, бидете им послушни на своите
родители во Господ, зашто така е
исправно. [2]"Почитувај ги својот татко и мајка
(тоа е првата заповед со ветување) [3]за да ти
биде добро и за да живееш долго на земјата!"

[4]А вие, татковци, не дразнете ги вашите
деца, туку воспитувајте ги во Господовиот ред
и учење.

**Робови и господари**

[5]Робови, покорувајте им се на вашите
господари по тело со страв и трепет, во
простота на своето срце, како на Христос! [6]Не
служете им само пред очите, како оние кои им
угодуваат на луѓето, туку како Христови слуги,
кои од сета душа ја извршуваат Божјата волја!
[7]Служете доброволно како на Господ, а не на
луѓе, [8]знаејќи дека секој, било роб или
слободен, ако направи нешто добро, ќе го
добие истото од Господ!
[9]А вие, господари, правете им го истото ним,
без закани, знаејќи дека нивниот и вашиот
Господар е на небесата и дека Тој не е
пристрасен!

**Христијанското оружје**

[10]Најпосле, бидете силни во Господ и во силата
на Неговата моќ! [11]Облечете се во сето Божјо
оружје, за да можете да устоите на лукавствата
на ѓаволот. [12]Зашто нашата борба не е против
крв и месо, туку против управителите, против
властите, против световните мрачни сили на
овој свет, против духовните сили на злото на
небесата. [13]Затоа земете го сето Божјо оружје,
за да можете да се противставите во лош ден и
откако ќе свршите сѐ, да се одржите! [14]Затоа,
стојте цврсто, препашани со вистината преку
половината, облечени во оклопот на
праведноста [15]и со нозе обуени со подготвеност
за Евангелието на мирот! [16]А освен тоа земете
го штитот на верата, со кој ќе можете да ги
угаснете сите огнени стрели на злиот, [17]земете
го и шлемот на спасението и мечот на Духот -
кој е Божјото слово, [18]со секаква просба и
молитва, молете се во Духот во секое време, и
заради тоа бдејте со сета истрајност и со молба
за сите светии [19]и за мене, за да ми се даде
порака кога ќе ја отворам устата, за да можам
смело да ја соопштувам тајната на
Евангелието, [20]за кое сум пратеник во окови,
за да зборувам смело како што и треба да
зборувам.

**Благослов**

[21]А за да знаете сѐ за мене и за сѐ што работам,
ќе ве извести Тихик, милиот брат и верен
служител во Господ, [22]кого го праќам кај вас

токму затоа, за да дознаете како сме ние и за
да ги утеши вашите срца.
[23]Мир на браќата и љубов со вера од Бог
Таткото и од Господ Исус Христос! [24]Благодат
со сите, кои беспрекорно Го љубат нашиот
Господ Исус Христос!

# Посланието на Павле до Филипјаните

1 Павле и Тимотеј, слуги на Христос Исус, до
сите светии во Христос Исус, кои се во
Филипи, заедно со надзорниците и ѓаконите:
[2]благодат вам и мир од Бог нашиот Татко и од
Господ Исус Христос.
[3]Му благодарам на својот Бог секогаш кога
си спомнувам за вас; [4]секогаш во секоја своја
молитва се молам за сите вас со радост, [5]заради
вашето учество во Евангелието од првиот ден
досега. [6]Уверен сум во тоа, дека Оној Кој го
започна доброто дело во вас, ќе го доврши до
Денот на Христос Исус.
[7]А и исправно е да го мислам тоа за сите вас,
зашто ве имам во срцето сите вас кои сте
соучесници со мене во благодатта - како во
моите окови, така и во одбраната и
утврдувањето на Евангелието. [8]Зашто Бог ми
е сведок колку копнеам по сите вас со
срдечната љубов на Христос Исус.
[9]И затоа се молам вашата љубов да
изобилува сè повеќе и повеќе во целосно
познавање и во секакво расудување, [10]за да
можете да го распознавате она што е подобро;
за да бидете искрени и беспрекорни за
Христовиот ден, [11]исполнети со плодот на
праведноста, кој е преку Исус Христос, за
слава и пофалба на Бог.

**Павловата пофалба во своите страдања**

[12]А сакам да знаете, браќа, дека ова што се
случува со мене помогна за поголем напредок
на Евангелието, [13]така што им стана јасно на
целата царска стража и на сите други, дека сум
во окови заради Христос, [14]и дека повеќето од

браќата во Господ, охрабрени од моите окови,
се осмелуваат сè повеќе без страв да го
проповедаат Божјото слово.
[15]Навистина, едни Го проповедаат Христос
од завист и соперништво, а други од добра
волја; [16]едни од љубов, знаејќи дека сум
поставен за одбрана на Евангелието, [17]а други
Го навестуваат Христос од себични пориви, не
со чиста намера, мислејќи да ми нанесат тага
во моите окови. [18]Но што тогаш? Само тоа:
дека на секаков начин, било дволично или
искрено, Христос се навестува.
На тоа му се радувам и ќе се радувам,
[19]зашто знам дека ова - преку вашата молитва
и помошта на Духот на Исус Христос - ќе ми
биде за избавување, [20]сходно со моето цврсто
очекување и надеж, дека во ништо нема да се
засрамам, туку како и секогаш во сета смелост,
така и сега, Христос ќе е возвишен во моето
тело, било преку живот или преку смрт.
[21]Зашто за мене да живеам е Христос, а да
умрам - придобивка. [22]Но ако и натаму живеам
во телото, тоа за мене значи плодна работа - и
не знам што да изберам. [23]Притиснат сум од
две страни, имам желба да си заминам и да
бидам со Христос, што е далеку подобро, [24]но
заради вас е попотребно да останам во телото.
[25]И наполно уверен во тоа, знам дека ќе
останам и ќе продолжам со сите вас, за ваш
напредок и за радост во верата. [26]А вашата
пофалба преку мене да биде уште поизобилна
во Христос Исус, заради моето повторно
доаѓање кај вас.
[27]Само однесувајте се достојно на
Христовото Евангелие, за да можам јас - било
да дојдам и да ве видам, било да сум отсутен -
да чујам за вас дека стоите цврсто во еден дух,
дека еднодушно се борите за евангелската
вера, [28]и дека воопшто не се вознемирувате од
противниците, што е знак за нивна погибел, а
спасение за вас, и тоа од Бог. [29]Зашто вам ви
беше дадено заради Христос не само да
верувате во Него, туку и да страдате заради
Него, [30]имајќи ја истата борба, каква што
видовте во мене, а и сега слушате за мене.

**Поттик да се биде како Христос**

**2** И така, ако има некаква утеха во Христос,
ако има некакво охрабрување од љубов,
ако има некаква заедница на Духот, ако има
некакво сочувство и сожалување, [2]направете ја
мојата радост целосна, имајќи исти мисли и
иста љубов, обединети во духот и со една цел.
[3]Не правете ништо од ривалство или од суетно
честољубие, туку во понизност сметајте се
еден друг за поголем од себеси! [4]Не гледајте
само на своите лични интереси, туку и на
интересите на другите.

[5]Имајте такви мисли во себе, какви што ги
имаше и Исус Христос:

[6]Кој, иако беше во ликот Божји,
не го сметаше како нешто приграбено
- тоа што е еднаков со Бог,
[7]туку се лиши Самиот Себеси,
земајќи лик на слуга,
станувајќи сличен со луѓето.
[8]И откако стана сличен на човек,
Тој се понизи Самиот Себеси
и стана послушен до смрт,
дури до смрт на крст.
[9]Затоа и Бог Го возвиши
и Му подари име што е над секое име,
[10]та во името Исус
да се поклони секое колено
на оние кои се на небото,
на земјата и под земјата;
[11]и секој јазик да признае
дека Исус Христос е Господ,
за слава на Бог Таткото.

**"Градете го вашето спасение"**

[12]Затоа, мили мои, како што секогаш бевте
послушни, не само кога бев кај вас, туку уште
повеќе сега, кога не сум кај вас, градете го
своето спасение со страв и трепет. [13]Зашто Бог
е Оној Кој ве поттикнува да сакате и да
дејствувате според Неговата волја.

[14]Правете сè без ропот и расправа, [15]за да
бидете беспрекорни и незлобни Божји чеда,
непорочни сред изопачено и расипано
поколение, меѓу кое сте како светила во
светот, [16]држејќи го цврсто словото на
животот, за да имам со што да се фалам во

Христовиот ден, дека не трчав залудно и дека
залудно не се трудев. [17]Но, макар што сум
излеан врз жртвата и службата на вашата вера,
се радувам и ја споделувам својата радост со
сите вас. [18]А исто така радувајте се и вие и
споделете ја вашата радост со мене.
[19]Но се надевам во Господ Исус наскоро да
ви го испратам Тимотеј, та и јас да се охрабрам
кога ќе дознаам како сте вие. [20]Зашто немам
друг истомисленик, кој толку искрено ќе се
грижи за вас, [21]бидејќи сите други го бараат
своето, а не она што е на Христос Исус. [22]Вие
го знаете неговиот докажан карактер, дека со
мене служеше во ширењето на Евангелието
како дете на таткото. [23]Затоа, се надевам дека
ќе го испратам него веднаш штом ќе разберам
што ќе стане со мене. [24]А се надевам во Господ
дека и јас самиот наскоро ќе дојдам.
[25]Сепак, сметав дека е за потребно да ви го
испратам Епафродит, својот брат, соработник
и соборец, а ваш пратеник и служител на
моите потреби; [26]бидејќи копнееше по сите вас
и беше нажален зашто сте чуле дека бил
болен. [27]Навистина, беше смртно болен, но Бог
му се смилува, и не само нему, туку и мене, за
да не ми дојде тага врз тага. [28]Затоа го
испратив поскоро, па повторно да се
зарадувате кога ќе го видите, и јас да бидам
помалку загрижен. [29]Затоа, примете го во
Господ, со секаква радост и почитувајте ги
таквите, [30]зашто заради Христовото дело се
најде близу до смртта, излагајќи го својот
живот на опасност, за да го надомести тоа што
вие не можевте да го направите за мене.

### Сета придобивка сметајте ја за загуба

3 На крај, браќа мои, радувајте се во Господ!
Мене не ми е здодевно да ви го пишувам
тоа па тоа, а вам ви служи како заштита.
[2]Пазете се од кучињата, пазете се од злите
работници, пазете се од лажното обрежување!
[3]Зашто, вистинското обрежување сме ние кои
служиме со Божјиот Дух и се фалиме во
Христос Исус и не се надеваме на телото, [4]иако
и јас можам да имам доверба во телото.
Ако некој друг мисли дека може да има
доверба во телото, јас уште повеќе: [5]обрежан
сум во осмиот ден, од израелевиот род сум, од

Бенјаминовото племе, Евреин од Евреите, по
Закон - фарисеј, [6]по ревност - гонител на
црквата, а според праведноста на Законот бев
беспрекорен. [7]Но тоа што ми беше некогаш
придобивка, го сметав за загуба поради
Христос. [8]И уште повеќе, сметам дека сè е
загуба во однос на превосходното познавање
на Христос Исус, мојот Господ, заради Кого
загубив сè и сè сметам за смет, за да Го
придобијам Христос [9]и да се најдам во Него,
без своја праведност, која доаѓа од Законот,
туку по праведноста која доаѓа преку верата во
Христос, праведноста која е од Бог врз основа
на вера, [10]за да Го познавам Него и силата на
Неговото воскресение, и учеството во
Неговите страдања, станувајќи сличен на Него
во Неговата смрт, [11]та некако да достигнам до
воскресението од мртвите.

**Божјото призвание**

[12]Не велам дека веќе го достигнав или дека
веќе станав совршен, туку се стремам да го
достигнам она за кое и самиот бев достигнат од
Христос Исус. [13]Браќа, јас уште не мислам дека
го достигнав тоа, но сепак правам едно: го
заборавам она што е зад мене, а се стремам
кон она што е пред мене; [14]трчам кон целта, за
наградата на горното призвание од Бог во
Христос Исус.

[15]И така, ние кои сме совршени нека
мислиме вака, а ако вие мислите и малку
поинаку, Бог ќе ви го открие и тоа. [16]Сепак, да
живееме според достигнатото!

[17]Браќа, имајте ме за пример и гледајте на
оние што живеат според примерот што го
имате во нас! [18]Зашто мнозина, за кои ви
зборував многупати, а сега зборувам и со
солзи, живеат како непријатели на Христовиот
крст. [19]Нивниот крај е погибел; нивниот бог им
е стомакот; нивната слава е во нивниот срам;
тие мислат само на земното. [20]А нашето
граѓанство е на небесата, од каде и Го
очекуваме Спасителот Господ Исус Христос,
[21]Кој ќе го преобрази нашето понижено тело -
да се сообрази со Неговото славно тело,
според дејството на Неговата сила, со која
може да покори сè под Себе.

### "Радувајте се во Господ"

4 Затоа, мили и многу сакани мои браќа за
кои копнеам, моја радост и мој венец,
стојте така цврсто во Господ, мили мои!
2Ја преколнувам Еводија и ја преколнувам
Синтихија да бидат едномислени во Господ.
3Сепак, те молам и тебе, верен другару,
помагај им, зашто со мене се трудеа за
Евангелието, заедно со Климент и со другите
мои соработници, чии имиња се во Книгата на
животот.
4Радувајте се секогаш во Господ и пак ќе
кажам, радувајте се! 5Вашата трпеливост нека
им биде позната на сите луѓе! Господ е близу.
6Не грижете се за ништо, туку во сè, преку
молитва и благодарност, искажувајте ги своите
барања пред Бог! 7А Божјиот мир, што го
надминува секое разбирање, ќе ги штити
вашите срца и вашите мисли во Христос Исус.
8Најпосле, браќа, сè што е вистинито, што е
чесно, што е праведно, што е чисто, што е
љубезно, што е на добар глас - ако е некаква
доблест, ако е некаква пофалба -
размислувајте за тоа! 9Она што го научивте,
примивте, чувте и видовте во мене - тоа
правете го, и Бог на мирот ќе биде со вас!

### Бидете задоволни

10Се зарадував многу во Господ, зашто сега
најпосле ја оживеавте својата грижа за мене.
Вие и инаку се грижевте, но немавте можност.
11Не го зборувам тоа заради скудност, зашто
научив да бидам задоволен во секакви
околности. 12Знам да живеам и во скудност,
знам и во изобилство. Ја научив тајната да
бидам сит и да гладувам во секакви околности;
да сум во изобилство и во скудност. 13Сè
можам преку Христос, Кој ми дава сила.
14Туку добро направивте што зедовте
учество во моите неволи. 15А знаете и вие,
Филипјани, дека во почетокот на
проповедањето на Евангелието, кога заминав
од Македонија, ниедна црква не беше со мене
во давањето и примањето, освен единствено
вие, 16зашто ми испративте во Солун, еднаш и
по вторпат, за моите потреби. 17Јас не барам
подарок, туку го барам плодот што се
умножува во ваша полза. 18Примив сè и имам

изобилно. Целосно сум подмирен откако го
примив од Епафродит она што ми испративте -
благопријатен мирис, жртва прифатлива и по
волјата на Бог. [19]А мојот Бог ќе ги исполни
сите ваши потреби, според Своето богатство
во славата - во Христос Исус.
[20]А на нашиот Бог и Татко, слава во сите
векови. Амин!
[21]Поздравете го секој светија во Христос
Исус! Ве поздравуваат браќата кои се со мене.
[22]Ве поздравуваат сите светии, а особено оние
од Цезаровиот дом.
[23]Благодатта на Господ Исус Христос да биде
со вашиот дух!

# Посланието на Павле до Колошаните

1 Павле, апостол на Исус Христос преку
Божјата волја и братот Тимотеј, [2]до
светиите и верните браќа во Христос, во
Колос. Благодат вам и мир од Бог нашиот
Татко.

**Напредокот на Евангелието**

[3]Му благодариме на Бог, Таткото на нашиот
Господ Исус Христос, молејќи се секогаш за
вас; [4]зашто чувме за вашата вера во Христос
Исус и за љубовта што ја имате спрема сите
светии и [5]заради надежта која се чува за вас на
небесата, за која чувте порано од словото на
вистината, Евангелието, [6]кое дојде кај вас,
како и во целиот свет, и плодоносно расте како
и во вас од оној ден кога го чувте и ја
запознавте Божјата благодат во вистината,
[7]како што го научивте од Епафрас, нашиот
мил сослужител, кој е верен Христов служител
за вас, [8]кој и нè извести за вашата љубов во
Духот.
[9]Затоа и ние од оној ден кога го чувме тоа,
не престануваме да се молиме за вас и да
бараме да се исполните со познавањето на
Неговата волја со секаква мудрост и духовно
разбирање, [10]за да живеете достојно за Господ

и да Му бидете по волја во сè; принесувајќи
плодови во секое добро дело и растејќи во
познавањето на Бог; [11]зајакнати со сета сила,
согласно со Неговата славна моќ, за секаква
непоколебливост и трпение; со радост
[12]благодарејќи Му на Таткото, Кој нè оспособи
за учество во наследството на светиите во
светлината. [13]Зашто Тој нè избави од власта на
темнината и нè пренесе во царството на Својот
сакан Син, [14]во Кого имаме откуп, простување
на гревовите.

**Христовата надмоќ**

[15]Тој е лик на невидливиот Бог, Прворoден на
сето создание, [16]зашто преку Него е создадено
сè што е на небесата и на земјата; видливо и
невидливо, престоли, господства, началства
или власти - сè е создадено преку Него и за
Него. [17]И Тој е пред сè и сè суштествува во
Него. [18]Тој е и глава на телото, Црквата; Тој е
Почетокот, Првородениот од мртвите, за да
биде прв во сè, [19]зашто на Таткото му беше по
волја во Него да живее сета полнота, [20]и преку
Него да измири со Себе сè што е на земјата
или на небото, творејќи мир преку крвта на
Неговиот крст.

[21]И, иако некогаш бевте отуѓени и
непријатели во своето мислење и во злите
дела, [22]сега ве измири преку смртта на
Неговото тело, за да ве претстави пред Себе
свети, непорочни и беспрекорни, [23]само ако
останете во верата цврсто втемелени и
непоколебливи во надежта на Евангелието
што го чувте, кое му беше проповедано на
целото создание под небото и на кое јас,
Павле, му станав служител.

**Поттик кон непоколебливост**

[24]Сега се радувам во моите страдања заради
вас - и во моето тело го дополнувам тоа што
им недостига на Христовите маки за Неговото
тело, Кое е Црквата, [25]на која ѝ станав
служител според Божјото устројство, што ми е
дадено за ваша полза, за да го исполнам
Божјото слово, [26]тајната што беше скриена за
векови и поколенија, а која им е откриена сега
на Неговите светии, [27]на кои Бог сакаше да им
објави што е богатството на славата на оваа

тајна меѓу неевреите, која е Христос во вас,
надежта на славата. [28]Ние Го навестуваме
Него, опоменувајќи и поучувајќи секој човек
во сета мудрост, за да го претставиме секој
човек зрел во Христос. [29]Затоа се трудам и се
борам сходно со Неговата делотворна сила,
која силно дејствува во мене.

**Предупредување против ерес**

**2** Имено, сакам да знаете колкава борба
имам заради вас, заради оние во Лаодикеја
и заради сите што не ме виделе лично, [2]за да се
утешат нивните срца, и сплотени во љубовта да
дојдат до сето богатство кое доаѓа од
севкупната увереност во разбирањето и
целосното познавање на Божјата тајна -
Христос, [3]во Кого се скриени сите богатства на
мудроста и на знаењето. [4]А ова го велам за да
не ве измами некој со убедливи зборови,
[5]зашто, иако сум отсутен по тело, во духот сум
со вас и се радувам гледајќи ги вашиот ред и
цврстината на вашата вера во Христос.

[6]И така, како што Го примивте Христос
Исус, Господ, така и да живеете во Него,
[7]цврсто вкоренети и надѕидани во Него и
зацврстени во верата, како што и бевте
поучени, изобилувајќи со благодарноста.

[8]Внимавајте некој да не ве плени со
философија и со празна измама според
човечките преданија, според првобитните
принципи на светот, а не според Христос.

[9]Зашто во Него, во телесен облик, живее
сета полнота на Божеството, [10]и вие станавте
целосни во Него, Кој е глава на секое
поглаварство и власт. [11]Во Него сте и
обрежани со обрезание кое не е со рака, со
отстранување на телесноста преку Христовото
обрезание: [12]откако бевте погребани со Него
во крштавање, во кое и бевте воскреснати со
Него преку верата во дејствувањето на Бог,
Кој Го воскресна од мртвите.

[13]Вас, кои бевте мртви во престапите и
необрезанието на вашето тело, ве оживеа
заедно со Него, простувајќи ни ги сите наши
престапи [14]и бришејќи ја обврската од нашиот
долг, која со своите одредби беше против нас;
Тој ја отстрани кога ја прикова на крстот; [15]и
ги разоружа поглаварствата и властите и јавно

ги изложи, ликувајќи над нив преку него.
[16]Затоа, никој да не ве осудува за храна, или
пијалак, за некаков празник или за млада
месечина, или за саботи [17]- нешта кои се само
сенка на она што ќе дојде, а суштината е
Христос. [18]Никој со измама да не ви ја одземе
наградата, преку лажна понизност и
поклонение на ангелите, тврдеќи дека имал
виденија, дуејќи се напразно со својот телесен
ум, [19]а не држејќи се за Главата, од Која целото
Тело, помогнато и поврзано со зглобовите и
врските, расте со растежот што го дава Бог.

### Легализам

[20]Ако веќе умревте со Христос за првобитните
принципи на светот, зошто им се потчинувате
на прописите, како уште да живеете во овој
свет: [21]"Не фаќај ! Не вкусувај ! Не допирај!"
[22]- сè што пропаѓа со употреба - според
човечките заповеди и учења? [23]Овие нешта
навистина изгледаат како мудрост која се
состои во самоволна набожност, лажна
понизност и непоштедна строгост кон телото,
а немаат никаква вредност, туку се само за
угодување на телото.

### "Обновени во познавање"

**3** И така, ако сте воскреснати со Христос,
барајте го она што е горе - каде што е
Христос, седнат оддесно на Бог. [2]Мислете на
она што е горе, а не на она што е на земјата,
[3]зашто умревте и вашиот живот е скриен со
Христос во Бог! [4]А кога ќе се јави Христос,
нашиот живот, тогаш и вие ќе се јавите со
Него во слава.
[5]Затоа, умртвете ги земните органи на
вашето тело за: блуд, нечистота, страст, зла
желба и алчност која е идолопоклонство,
[6]заради кои доаѓа Божјиот гнев, [7]а во кои и вие
некогаш одевте, кога живеевте во нив.
[8]Но сега, отфрлете ги и вие сите овие нешта:
гневот, јароста, злобата, хулењето и
злоупотребата на говорот.
[9]Не лажете се еден друг, зашто веќе го
соблековте стариот човек со неговите дела [10]и
се облековте со новиот човек, кој се обновува
во целосното познавање според ликот на Оној
Кој го создал, [11]каде нема веќе Грк ни Евреин,

обрежан и необрежан, варварин, Скит, роб и
слободен, туку Христос е сè и во сè.
12 И така, како Божји свети и мили
избраници, облечете се со милосрдно срце,
љубезност, понизност, кроткост и трпеливост!
13 Поднесувајте се еден со друг и проштавајте
си еден на друг, ако некој има поплака против
некого; како што Господ ви прости вам, така
проштавајте и вие! 14 А над сето тоа облечете
се во љубов, која совршено сврзува сè!
15 А Христовиот мир нека владее во вашите
срца, за кого сте и повикани во едно тело; и
бидете благодарни! 16 Христовото слово да
живее изобилно во вас во сета мудрост,
поучувајте се и опоменувајте се еден друг со
псалми, химни и духовни песни, пеејќи Му на
Бог со благодат во вашите срца. 17 И што и да
правите со збор или дело, правете сè во името
на Господ Исус, благодарејќи Му преку Него
на Бог Таткото.

### Домашни обврски

18 Жени, покорувајте им се на своите мажи,
како што прилега во Господа!
19 Мажи, љубете ги своите жени и не бидете
огорчени спрема нив.
20 Деца, бидете им послушни на вашите
родители во сè, зашто тоа Му е по волја на
Господ!
21 Татковци, не дразнете ги своите деца, за да
не станат малодушни!
22 Робови, слушајте ги во сè своите земни
господари, не навидум како оние кои само им
угодуваат на луѓето, туку со искрено срце,
боејќи се од Господ! 23 Што и да правите,
правете го од сè срце како за Господ, а не за
луѓе, 24 знаејќи дека од Господ како награда ќе
примите наследство. Вие му служите на Господ
Христос! 25 Зашто, кој прави лошо, ќе ги понесе
последиците од стореното, и тоа непристрасно.

### Разновидни предупредувања

4 Господари, правете им на робовите што е
праведно и справедливо, знаејќи дека и вие
имате Господар на небото.
2 Бидете постојани во молитва со будност и
благодарност! 3 Молете се едновремено и за
нас, за Бог да ни отвори врата за словото за да

ја навестиме Христовата тајна, заради која сум
и во окови, [4]и да ја откријам јасно, онака како
што треба да зборувам. [5]Постапувајте мудро
спрема надворешните, ползувајќи ја секоја
можност. [6]Вашиот говор секогаш да е со
благост, зачинет со сол, за да знаете како
треба да му одговорите секому.

[7]А за мене ќе ве извести Тихик, мил брат и
верен служител и слуга во Господ, [8]кого го
испраќам кај вас токму затоа, за да дознаете
како сме ние и да ги утеши вашите срца,
[9]заедно со верниот и мил брат Онисим, кој е
кај вас. Тие ќе ви соопштат како е тука.

[10]Ве поздравува Аристарх, мојот другар во
занданата, Марко, роднината на Барнаба (за
кого примивте упатства: ако дојде кај вас,
примете го) [11]и Исус, наречен Јуст. Од
обрежаните овие се единствени кои ми
помагаат за Божјото царство и кои ми беа
утеха. [12]Ве поздравува вашиот сонародник
Епафрас, слуга на Христос Исус, кој секогаш
се бори за вас во молитви, за да стоите
совршени и наполно уверени во целата Божја
волја. [13]Сведочам за него дека има голема
ревност за вас, за оние во Лаодикеја и за оние
во Хиераполис. [14]Ве поздравуваат саканиот
лекар Лука и Димас. [15]Поздравете ги браќата
во Лаодикеја, и Нимфана и црквата во
нејзиниот дом.

[16]Кога ќе се прочита ова писмо кај вас,
погрижете се да биде прочитано и во
Лаодикејската црква! А она од Лаодикеја,
прочитајте го и вие!

[17]Речете му на Архип: "Внимавај на
службата која си ја примил во Господ, да ја
исполниш!"

[18]Своерачен поздрав од мене, Павле.
Спомнувајте си за моите окови. Благодат со
вас!

# Првото послание на Павле до Солунците

### Вовед

1 Павле и Силван и Тимотеј до црквата на Солунците, во Бог, Таткото и Господ Исус Христос, благодат вам и мир.

### Моќта на Евангелието

2 Секогаш кога ве спомнуваме во нашите
молитви, Му благодариме на Бог за сите вас,
3 зашто постојано ги спомнуваме делата на
вашата вера, трудот на вашата љубов и вашата
трпелива надеж во нашиот Господ Исус
Христос, пред Бог нашиот Татко.
4 Знаејќи, браќа од Бог сакани, дека вие сте
избрани; 5 зашто нашето проповедање на
Евангелието меѓу вас не беше само со слово,
туку и во сила, и во Светиот Дух, и во полна
увереност; како што знаете какви бевме меѓу
вас заради вас. 6 И вие нè имавте за пример нас
и Господ, примајќи го словото сред голема
невола, со радоста на Светиот Дух, 7 така што
им станавте пример на сите верници во
Македонија и Ахаја. 8 Зашто, од вас
Господовото слово се разгласи не само во
Македонија и Ахаја, туку за вашата вера во
Бог се расчу насекаде, така што нема потреба
ние да зборуваме нешто. 9 Имено, самите
зборуваат за нас, како нè примивте и како се
обративте од идолите кон Бог, за да Му
служите на живиот и вистинит Бог 10 и да Го
очекувате Неговиот Син Исус од небесата,
Кого Го воскресна од мртвите и Кој нè
избавува од гневот што доаѓа.

2 Зашто самите знаете, браќа, дека нашето доаѓање кај вас не беше залудно.
2 Напротив, иако порано пострадавме и бевме
хулени во Филипи, како што веќе знаете,
бевме смели во нашиот Бог, да ви го говориме
Божјото Евангелие сред големо противење.
3 Зашто нашето поттикнување не е од заблуда

ни од нечистотија, ниту со измама, [4]туку како
што Бог нè испита и ни го довери Евангелието,
така зборуваме, не угодувајќи им на луѓето,
туку на Бог, Кој ги испитува нашите срца.
[5]Зашто, како што знаете, никогаш не
настапивме со ласкави зборови, ниту со
притаена алчност - Бог е сведок за тоа, [6]ниту,
пак, баравме слава од луѓето, ниту од вас, ниту
од другите, иако можевме да се наметнеме
како Христови апостоли.

[7]Напротив, бевме благи меѓу вас, како
доилка, која нежно се грижи за своите деца, [8]па
така, полни со љубов спрема вас сакавме да ви
го предадеме не само Божјото Евангелие, туку
и своите души, зашто ни станавте многу мили.
[9]Впрочем, браќа, вие ги помните нашиот труд
и мака, како работевме ноќе и дење за да не
обремениме некој од вас, додека го
проповедавме Божјото Евангелие.

[10]Вие сте сведоци, а и Бог, дека свето,
праведно и беспрекорно се однесувавме спрема
вас, верните. [11]Како што знаете, ние секого од
вас поединечно, како татко своите деца, го
бодревме и охрабрувавме, и ви сведочевме [12]да
живеете достојно за Бог, Кој ве повикува во
Своето Царство и слава.

[13]Затоа и ние постојано Му благодариме на
Бог, зашто кога го примивте од нас Божјото
слово, го примивте не како човечко слово,
туку како Божјо слово (што всушност и е) кое
и дејствува во вас кои верувате. [14]Зашто, вие
браќа, ги зедовте за пример Божјите цркви во
Христос Исус, кои се во Јудеја, бидејќи и вие го
претрпевте истото од своите сонародници,
како и тие од Евреите, [15]кои Го убија Господ
Исус и пророците, а нас нè истераа. Тие не Му
угодуваат на Бог, и непријатели им се на сите
луѓе, [16]и ни забрануваат да им зборуваме на
неевреите, за да не се спасат, со што секогаш ја
дополнуваат мерата на своите гревови. Но
најпосле гневот ги стигна нив!

[17]А ние, браќа, кога за кратко останавме без
вас, настојувавме уште повеќе - лично, а не во
духот - со голем копнеж, да го видиме вашето
лице, [18]зашто сакавме да дојдеме кај вас -
барем јас, Павле, повеќе од еднаш но сатаната
нè спречи. [19]Зашто, кој е нашата надеж, радост
или венец за пофалба? Та не сте ли вие пред

нашиот Господ Исус при Неговото доаѓање?
[20]Зашто вие сте нашата слава и нашата радост.

**"Останете цврсти во Господ"**

3 Затоа кога не можевме веќе да го
издржиме тоа, сметавме дека би било
добро да останеме сами во Атина, [2]а Тимотеј,
нашиот брат и Божји соработник во
Евангелието на Христос, го испративме за да
ве зацврсти и охрабри во вашата вера, [3]за да не
се поколеба никој поради овие маки; зашто
сами знаете дека за тоа сме определени,
[4]зашто кога бевме кај вас, однапред ви
зборувавме дека ќе трпиме маки, и како што
знаете, така и се случи. [5]Затоа, јас, не можејќи
веќе да издржам, пратив да дознаам за вашата
вера, да не би ве искушал искушувачот и да не
биде залуден нашиот труд.
[6]А сега, откако дојде Тимотеј од кај вас и ни
донесе добра вест за вашата вера и љубов, и
дека имате секогаш добар спомен за нас и дека
копнеете да нè видите, како и ние вас, [7]тогаш,
браќа, и покрај сета наша мака и невола се
утешивме за вас преку вашата вера; [8]зашто
сега навистина живееме, кога вие стоите
цврсто во Господ. [9]Зашто, каква благодарност
можеме да Му оддадеме на Бог за вас, за сета
радост со која се зарадувавме поради вас пред
нашиот Бог? [10]Ноќе и дење најсесрдно се
молиме да го видиме вашето лице и да го
дополниме тоа што ѝ недостига на вашата
вера.
[11]А Самиот Бог, нашиот Татко, и Исус
Христос, нашиот Господ, да го насочи нашиот
пат кон вас! [12]А Господ да направи вие да
растете и да изобилувате во љубов еден спрема
друг и спрема сите луѓе, како што и ние ја
имаме спрема вас, [13]за да ги утврди вашите
срца да бидат непорочни во светост пред
нашиот Бог и Татко, при доаѓањето на нашиот
Господ Исус со сите Свои светии.

**Поттик кон светост**

4 Најпосле, браќа, бараме и ве молиме во
Господ Исус, така како што примивте од
нас упатства како треба да живеете и да Му
угодувате на Бог (како што и одите), уште
повеќе да изобилувате во тоа. [2]Имено, знаете

какви упатства ви дадовме во името на Господ
Исус.
[3]Зашто Божјата волја е вашето осветување:
да се воздржувате од блудство, [4]секој од вас да
знае да го држи својот сад во светост и чест,
[5]не во похотна страст, како останатите народи
кои не Го познаваат Бога; [6]никој да не го
измамува и да не го оштетува својот брат во
тоа, зашто Господ е одмаздник за таквите
работи, како што ви рековме и сериозно ве
предупредивме. [7]Имено, Бог не нè повика кон
нечистотија, туку кон осветување. [8]Затоа, кој
го отфрла тоа, не отфрла човек, туку Бога, Кој
ви Го дава и Својот Свет Дух.
[9]А за братољубиего нема потреба да ви
пишувам, зашто самиот Бог ве научи да се
љубите еден со друг, [10]а вие го правите тоа
спрема сите браќа во цела Македонија. Но, ве
молиме пак, браќа, да го правите тоа уште
повеќе [11]и сесрдно да настојувате да живеете
мирен живот, да си ги гледате своите работи и
да работите со своите раце, така како што ви
заповедавме, [12]за да се однесувате така како
што прилега кон надворешните и да немате
никаква нужда.

**За Христовото доаѓање**

[13]Не сакаме, браќа, да останете во незнаење за
починатите, за да не жалите како другите кои
немаат надеж. [14]Зашто ако веруваме дека Исус
умре и воскресна, така и оние кои се упокоиле
во Исус, Бог ќе ги земе со Него. [15]Зашто ова
ви го кажуваме преку Господовото слово, дека
ние кои живееме и остануваме до доаѓањето на
Господ, нема да отидеме пред оние кои се
упокоиле; [16]зашто Самиот Господ ќе слезе од
небото, на заповед, со глас на архангел и со
Божја труба, и мртвите во Христос ќе
воскреснат први. [17]Потоа ние живите кои
останавме, ќе бидеме грабнати заедно со нив
на облаците, за да Го сретнеме Господ во
воздухот; и така засекогаш ќе бидеме со
Господ. [18]Затоа, утешувајте се еден друг со
овие зборови.

**"Крадец во ноќ"**

**5** А за времињата и периодите, браќа, нема
потреба да ви се пишува; [2]зашто самите вие

добро знаете дека Господовиот Ден ќе дојде
како крадец во ноќ. [3]Кога ќе велат: ”мир и
безбедност”, тогаш ненадејно ќе падне погибел
врз нив, како породилни маки врз бремена
жена, и не ќе можат да избегаат.
[4]Но вие, браќа, не сте во темнина, та Денот
да ве затече како крадец, [5]зашто вие сите сте
синови на светлината и синови на денот и не ѝ
припаѓаме на ноќта, ниту на темнината. [6]И
така, да не спиеме како другите, туку да
бдееме и да бидеме трезвени. [7]Зашто оние кои
спијат, спијат ноќе и оние кои се опиваат, ноќе
се опиваат. [8]А ние кои му припаѓаме на денот,
да бидеме трезвени, облечени во оклопот на
верата и љубовта, а како шлем, надежта на
спасението, [9]зашто Бог не нѐ определил за
гнев, туку да придобиеме спасение преку
нашиот Господ Исус Христос, [10]Кој умре за нас
за да живееме заедно со Него, било да сме
будни или да спиеме. [11]Затоа утешувајте се
меѓусебно и надградувајте се еден друг, токму
така како што и правите!

### Завршни упатства

[12]Ве молиме, браќа, да им давате признание на
оние кои вредно работат меѓу вас, кои се
одговорни за вас во Господ и на оние кои ве
поучуваат. [13]Ценете ги над сѐ со љубов, заради
нивното дело. Живејте во мир еден со друг.
[14]Ве молам уште, браќа, поучувајте ги
неуредните, охрабрувајте ги малодушните,
помагајте им на немоќните и бидете трпеливи
со сите луѓе. [15]Гледајте никој никому да не
враќа зло за зло, туку секогаш барајте го
доброто меѓу вас и за сите луѓе!
[16]Радувајте се секогаш, [17]молете се постојано
и [18]благодарете за сѐ, зашто тоа е Божја волја
за вас во Христос Исус!
[19]Не гаснете го Духот, не презирајте ги
пророштвата, [21]туку испитувајте сѐ, а држете
се за доброто. [22]Воздржувајте се од секој вид на
зло!
[23]А Самиот Бог на мирот да ве освети
наполно! И вашиот дух, душата и телото да
бидат запазени целосни и беспрекорни при
доаѓањето на нашиот Господ Исус Христос!
[24]Верен е Оној Кој ве повикува, Кој и ќе го
стори тоа.

[25]Браќа, молете се за нас! [26]Поздравете ги
сите браќа со свет целив! [27]Ве заколнувам во
Господ, ова послание да им го прочитате на
сите браќа. [28]Благодатта на нашиот Господ
Исус Христос да биде со вас!

# Второто послание на Павле до Солунците

1 Павле, Силван и Тимотеј до црквата на
Солунците, во Бог нашиот Татко, и Господ
Исус Христос: [2]Благодат вам и мир од Бог
нашиот Татко и Господ Исус Христос.

**Знаеме дека страдате**

[3]Должни сме секогаш да Му благодариме на
Бог за вас, браќа, како што прилега, зашто
вашата вера расте многу; и се умножува
меѓусебната љубов на секој од вас, [4]така што
ние самите се фалиме со вас меѓу Божјите
цркви заради вашата истрајност и вера сред
прогонствата и маките, што ги поднесувате.
[5]Тоа е знак на Божјиот праведен суд, за да се
сметате достојни за Божјото царство, за кое и
страдате. [6]Зашто праведно е Бог да им
возврати со мака на оние кои ве измачуваат, [7]а
вам, на измачуваните, олеснување заедно со
нас, кога ќе се јави Господ Исус од небото, со
Своите силни ангели, [8]во пламенен оган, за да
им се одмазди целосно на оние кои не Го
познаваат Бог и кои не му се покоруваат на
Евангелието на нашиот Господ Исус. [9]Таквите
ќе бидат казнети со вечна погибел далеку од
лицето на Господ и од славата на Неговата
сила, [10]кога ќе дојде во оној ден, да се прослави
во Своите светии и да Му се восхитуваат сите
кои поверувале, зашто вие му поверувавте на
нашето сведоштво.
[11]Затоа и ние секогаш се молиме за вас,
нашиот Бог да ве удостои да веповика и да
исполни со моќ секоја добра волја во добрина и
делото на вашата вера, [12]за да се прослави
името на нашиот Господ Исус во вас и вие во
Него, според благодатта на нашиот Бог и

Господ Исус Христос.

**Господовиот ден**

**2** А сега, ве молиме, браќа, во однос на
доаѓањето на нашиот Господ Исус Христос
и за нашето заедничко собирање кај Него, [2]не
дозволувајте брзо да се поколебате во
разумноста, ниту да се исплашите од некој дух
или слово, ни од некое послание, како да е од
нас испратено, како веќе да настапил
Господовиот Ден! [3]Никој да не ве измами на
никаков начин, зашто тоа нема да се случи
додека првин не дојде отпадништвото и не се
појави човекот на безаконието, синот на
погибелта, [4]кој се противи и се воздига над сè
што се нарекува Бог или светиња, така што ќе
седне во Божјиот храм и ќе се претставува
себеси дека тој е Бог.
[5]Не помните ли дека за ова ви зборував уште
кога бев кај вас? [6]И сега знаете што го
задржува за да се открие во своето време.
[7]Зашто, тајната на беззаконието веќе
дејствува, додека не се отстрани од средината
Оној што сега ја задржува, [8]и потоа ќе се јави
беззаконикот кого Господ ќе го убие со здивот
на Својата уста и ќе го уништи со појавата на
Своето доаѓање. [9]Тоа е оној, чие доаѓање е во
согласност со сатанското дејствување, со
секаква сила, со чудотворни знаци, со лажни
чуда [10]и со секаква неправедна измама за оние
кои загинуваат, зашто не ја примија љубовта
на вистината за да се спасат. [11]И затоа Бог им
праќа заблуда да дејствува меѓу нив за да ѝ
веруваат на лагата, [12]та да бидат осудени сите,
кои не ѝ поверуваа на вистината, а имаа
задоволство во неправедноста.

**Непоколебливост**

[13]А ние сме должни секогаш да Му
благодариме на Бог за вас, браќа, мили на
Господ, зашто Бог ве избра за спасение уште
од почетокот, преку осветувањето на Духот и
вера во вистината. [14]И затоа ве повика преку
нашето Евангелие, за да ја добиете славата на
нашиот Господ Исус Христос. [15]Затоа, браќа,
стојте цврсто и држете ги преданијата што ги
научивте од нас, било преку слово или преку
наше послание.
[16]А Самиот наш Господ Исус Христос и Бог,

нашиот Татко, Кој нè засака и ни даде вечна
утеха и добра надеж преку благодатта [17]нека
ги утеши вашите срца и нека ве утврди во
секое добро дело и слово!

3 Најпосле, браќа, молете се за нас, та
Господовото слово брзо да напредува и да
се прославува како и кај вас, [2]а да бидеме
избавени од лоши и зли луѓе, зашто сите
немаат вера. [3]Но верен е Господ Кој ќе ве
утврди и ќе ве запази од злиот. [4]Уверени сме
во Господ, за вас, дека го вршите и дека ќе го
вршите она што ви го заповедаме. [5]А Господ
да ги насочи вашите срца кон Божјата љубов и
кон Христовото трпение!

**"Не уморувајте се во правење добро"**

[6]А вам ви наложуваме, браќа, во името на
нашиот Господ Исус Христос, да се двоите од
секој брат, кој води неуреден живот, а не по
преданието што го примивте од нас.
[7]Навистина, сами знаете како треба да нè
имате за пример, зашто ние не се однесуваме
неуредно меѓу вас, [8]ниту јадевме дарум нечиј
леб, туку работевме во труд и напор, ноќе и
дење, за да не му бидеме на товар некому од
вас. [9]Не затоа што немавме право на тоа, туку
за ние самите да бидеме пример што ќе го
следите. [10]Зашто и кога бевме со вас, ви го
заповедавме ова: ако некој не сака да работи,
нека и не јаде!

[11]Имено, слушаме дека некои меѓу вас
живеат неуредно, ништо не работат, туку се
занимаваат со празни работи. [12]На таквите им
заповедаме и ги молиме во Господ Исус
Христос: да работат со смиреност и да си го
јадат својот сопствен леб. [13]А вие, браќа, да не
се уморувате правејќи добро!

[14]Ако пак некој не го послуша нашиот совет
преку писмово, обележете го и не мешајте се
со него, за да се засрами. [15]Но не сметајте го за
непријател, туку предупредувајте го како брат.

[16]А Самиот Господ на мирот секогаш да ви
дава мир во секакви околности. Господ да биде
со сите вас!

[17]Јас, Павле, своерачно ве поздравувам; тоа е
белег во секое писмо, јас така пишувам.

[18]Благодатта на нашиот Господ Исус
Христос да биде со сите вас.

# Првото послание на Павле до Тимотеј

**1** Павле, апостол на Христос Исус по
заповедта на Бог, нашиот Спасител, и на
Христос Исус, нашата надеж, 2до Тимотеј,
вистинското чедо во верата. Благодат, милост
и мир од Бог Таткото и Христос Исус, нашиот
Господ.

**Лажно учење**

3Како што те молев, кога заминав за
Македонија, да останеш во Ефес за да им
заповедаш на некои да не поучуваат поинаку 4и
да не се занимаваат со сказни и со бесконечни
родословја кои повеќе поттикнуваат
расправии, отколку што водат кон
претставување на Божјото устројство, кое е по
вера. 5А целта на нашето укажување е: љубов
од чисто срце, добра совест и нелицемерна
вера, 6од што некои скршнаа во празни
разговори, 7сакајќи да бидат учители на
законот, иако не го разбираат ни она што го
зборуваат, ни она што упорно го тврдат.
8Ние, пак, знаеме дека законот е добар, ако
некој го применува законски, 9знаејќи го ова
дека законот не е воспоставен за праведникот,
туку за беззакониците и непокорните, за
безбожниците и грешниците, за несветите и
нечистите, за оние кои ги убиваат своите
татковци или мајки, за убијците; 10за
блудниците и за полово изопачените, за
отимачите на луѓе, за лажливците, за
кривоклетниците и за сѐ друго што му е
противно на здравото учење, 11според славното
Евангелие на благословениот Бог, кое ми
беше доверено.

**Павловиот личен израз на благодарност спрема Бога**

12Му благодарам на Христос Исус, нашиот
Господ, Кој ми даде сила за тоа, зашто ме
сметаше верен и ме постави во службата,

[13]мене, кој порано бев хулител, и гонител, и
насилник. Но ми се укажа милост, зашто го
правев тоа од незнаење и неверување. [14]А
благодатта на нашиот Господ, преизобилуваше
со верата и љубовта во Христос Исус.

[15]Веродостојно е словото и достојно за
целосно примање дека Христос Исус дојде во
светот да ги спаси грешниците, од кои прв сум
јас. [16]И токму затоа добив милост, за да ја
покаже Христос Исус, прво во мене, сета своја
трпеливост, за пример на оние кои ќе
поверуваат во Него за вечен живот. [17]На
Царот кој е вечен, бесмртен, невидлив, на
единствениот Бог - чест и слава во сите векови.
Амин!

[18]Оваа заповед ти ја предавам, чедо Тимотее,
според поранешните пророштва за тебе: за
преку нив да ја војуваш добрата битка, [19]имајќи
вера и добра совест, кои некои ги отфрлија и
претрпеа бродолом во верата. [20]Меѓу нив се
Хименеј и Александар, кои ги предадов на
сатаната за да научат да не хулат.

**Молете се за оние на власт**

**2** Затоа, молам, пред сѐ да се упатуваат
молби, молитви, застапувања,
благодарности за сите луѓе, [2]за царевите и за
сите кои се на власт, за да можеме да водиме
спокоен и мирен живот во сета побожност и
сериозност. [3]Ова е добро и угодно пред Бог,
нашиот Спасител, [4]Кој сака сите луѓе да бидат
спасени и да дојдат до целосното познавање на
вистината. [5]Зашто еден е Бог, и еден е
Посредникот меѓу Бог и луѓето - човекот
Христос Исус, [6]Кој се даде Себеси како откуп
за сите, за сведоштво во вистинско време.
[7]Поради тоа јас бев поставен за гласник,
апостол (вистина велам, не лажам) и за учител
на неевреите во верата и вистината.

[8]Затоа, сакам мажите да се молат на секое
место, подигајќи ги светите раце, без гнев и
двоумење.

[9]Исто така и жените да се украсуваат со
пристојна облека, скромно и невпечатливо, не
со плетенки и злато, со бисери или со
скапоцени облеки, [10]туку со добри дела, како
што им прилега на жените кои тврдат дека се
побожни.

[11]Жената нека се поучува во смиреност и во
целосна покорност ! [12]А на жената не ѝ
дозволувам да поучува, ниту да господари над
мажот, туку да биде смирена. [13]Зашто, прво
беше создаден Адам, а потоа Ева. [14]И Адам не
беше измамен, туку жената откако беше
измамена, падна во престап. [15]Но таа ќе биде
спасена преку раѓање деца, ако останат во
верата, љубовта и во светоста со трезвеност.

**Квалификации за надзорник**

**3** Веродостојно е словото: кој сака
надзорништво, добра работа посакува.
[2]Според тоа, надзорникот треба да биде:
непорочен, маж на една жена, умерен, разумен,
уреден, гостољубив, способен да поучува; [3]не
пијаница или жесток, туку трпелив, не
наклонет кон расправии, не среброљубец, [4]кој
управува добро со својот дом и има покорни
деца со сета сериозност [5](зашто ако не знае да
управува со својот дом, како ќе се грижи за
Божјата црква?), [6]да не е новообратен за да не
се возгордее и да падне во осудата како
ѓаволот! [7]А треба да има и добар углед пред
надворешните, за да не биде прекоруван и да
падне во стапицата на ѓаволот.

**Квалификации за ѓакони**

[8]Исто така, ѓаконите треба да бидат сериозни ,
не двојазични, да не сакаат многу вино или да
се склони кон нечесна печалба, [9]туку такви кои
со чиста совест ја пазат тајната на верата. [10]И
првин да бидат проверени, а после да ја вршат
службата ако се непорочни.
[11]Исто така жените треба да бидат сериозни,
да не клеветат, трезвени и верни во сè.
[12]Ѓаконите да бидат мажи на една жена и да
управуваат добро со своите деца и со своите
домови, [13]зашто оние ѓакони кои ја извршиле
добро својата служба, добиваат почесно место
и голема смелост во верата во Христос Исус.
[14]Ова ти го пишувам надевајќи се дека
набргу, ќе дојдам кај тебе; [15]но во случај да се
подзабавам, знај какво треба да биде
поведението во Божјиот Дом, кој е црквата на
живиот Бог, столб и потпора на вистината. [16]А
според општото признание, голема е тајната на
побожноста:

Оној Кој се јави во тело,
беше оправдан во Духот,
виден од ангелите,
беше навестуван меѓу народите,
поверуван во светот
и вознесен во слава.

### Отпаѓање

**4** А Духот јасно вели дека во подоцнежните
времиња некои ќе отпаднат од верата и ќе
слушаат измамливи духови и демонски учења,
2преку лицемерството на лажливци кои се
жегосани во својата совест, 3кои забрануваат
стапување во брак и бараат воздржување од
храна, што Бог ја создал за да ја земаат со
благодарност оние кои веруваат, кои ја знаат
вистината. 4Зашто сѐ што е создадено од Бог
добро е, и ништо не треба да се отфрла ако се
прима со благодарност, 5зашто се осветува
преку Божјото слово и молитва.

### Биди пример

6Ако им укажуваш за ова на браќата, ќе бидеш
добар служител на Христос Исус, и хранет со
зборовите на верата и на здравото учење што
го следиш. 7Избегнувај од нечисти и бапски
приказни и обучувај се во побожност, 8зашто
телесната обука е малку полезна, а
побожноста е полезна за сѐ, зашто има
ветување за сегашниот и идниот живот.
9Тоа е веродостојно слово и достојно за
целосно примање. 10Затоа ние се трудиме и се
бориме, зашто нашата надеж сме ја устремиле
кон живиот Бог, Кој е Спасителот на сите
луѓе, а особено на верните.
11Порачувај го и поучувај го ова! 12Никој да
не те презира заради твојата младост, туку,
биди им пример на верните во говорот, во
поведението, во љубовта, во верата и во
чистотата! 13Додека дојдам внимавај на
читањето на словото, на опоменувањето и на
поучувањето! 14Не занемарувај го духовниот
дар кој е во тебе, кој ти е даден преку
пророштво, со ракополагање од старешините.
15Размислувај за тоа и биди во тоа, та твојот
напредок да им биде видлив на сите!
16Внимавај на себеси и на учењето! Истрај во
него, зашто правејќи го ова ќе се спасиш и
себеси и оние кои те слушаат.

**Практични совети**

5 Не прекорувај строго постар човек, туку
опоменувај го како татко, а помладите
како браќа, [2]старите жени како мајки, а
помладите како сестри, со целосна чистота.
[3]Почитувај ги вдовиците - оние кои се
навистина вдовици. [4]Ако некоја вдовица има
деца или внуци, тие прво нека научат да
покажат побожност спрема своето семејство, и
да им го возвраќаат нужното почитување на
своите родители, зашто тоа е добро и угодно
пред Бог. [5]А вистинска вдовица е онаа која
останала сосема сама, се надева во Бога и е
постојана деноноќно во молби и молитви. [6]А
онаа која живее распуштено, уште жива, е
мртва. [7]Пренеси го и ова: да бидат непорочни.
[8]Ако некој не се грижи за своите, особено за
домашните, тој се откажал од верата и е
полош од неверник.
[9]Во списокот на вдовиците да се запишува
само таква вдовица која не е помлада од
шеесет години, која била жена на еден маж,
[10]која има сведоштво за добри дела, ако
одгледала деца, ако била гостољубива спрема
туѓинци, ако им миела нозе на светии, ако им
помагала на страдалници и ако се посветила на
секое добро дело.
[11]А помлади вдовици не примај, зашто кога
ќе ги привлече насладата, спротивно на
Христос, сакаат да се мажат, [12]со што
навлекуваат врз себе осуда, зашто отстапиле
од првиот завет. [13]А освен тоа, бидејќи се без
работа, свикнуваат да одат по куќите. И не
само без работа, туку се и зборлести и
љубопитни, и зборуваат што не треба. [14]Затоа,
сакам младите вдовици да се мажат, да раѓаат
деца, да бидат домаќинки, за да не му даваат на
противникот никаков повод за прекорување.
[15]Имено, некои веќе скршнале и тргнале по
сатаната.
[16]Ако некоја верна жена има роднини
вдовици, нека ги помага, за да не биде
оптоварена црквата, та да може да им помага
на оние кои се вистински вдовици.
[17]На старешините кои добро управуваат,
треба да им се укажува двојна чест, особено на
оние кои се трудат во проповедање и
поучување. [18]Зашто Писмото вели: "Не врзувај

му ја устата на волот што врши;" и:
"Работникот ја заслужува својата заработка."
[19]Не примај обвинение против старешина,
освен по изјава на двајца или тројца сведоци.
[20]Оние кои грешат укори ги пред сите, за
останатите да имаат страв.
[21]Те заколнувам пред Бог, пред Христос
Исус и пред избраните ангели, да го чуваш ова
без предрасуди и да не правиш ништо со
пристрасност !
[22]Не полагај раце пребрзо на никого и не
учествувај во туѓи гревови! Чувај се себеси
чист!
[23]Не пиј веќе само вода, туку земај по малку
вино, заради твојот желудник и честите
боледувања.
[24]Гревовите на некои луѓе се видливи
однапред и пред нив одат на суд, а на некои
одат по нив. [25]Исто така и добрите дела се
видливи, а и оние што не се, не можат да се
скријат.
**6** Сите што се под јарем, робовите, своите
господари нека ги сметаат достојни за
секаква почест, за да не се хули Божјото име и
учењето. [2]А оние што имаат верни господари,
нека не ги презираат, зашто се браќа, туку
нека им служат подобро, зашто оние кои се
ползуваат од нивните услуги се верни и
возљубени браќа! Така поучувај и поттикнувај!

### Здраво учење

[3]Ако некој поучува инаку и не ги следи
здравите зборови на нашиот Господ Исус
Христос и на учењето на побожноста, [4]тој е
надмен и не знае ништо, и боледува за
распрашувања и препирки околу зборови од
кои произлегуваат: завист, кавги, хулења, зли
сомневања, [5]постојани караници меѓу луѓето со
изопачен ум и лишени од вистината, кои
мислат дека побожноста е средство за добивка.
[6]Всушност, побожноста е голема добивка,
кога е споена со чувството на доволност.
[7]Зашто ништо не донесовме на овој свет, ниту
можеме да однесеме нешто. [8]А кога имаме
храна и облека, да бидеме задоволни со тоа! [9]А
оние кои сакаат да се богатат, паѓаат во
искушение и во стапица и во многу неразумни
желби и похоти што ги туркаат луѓето во

пропаст и погибел, 10заштo љубовта спрема
парите е коренот на сите зла; некои му се
предадоа, скршнаа од верата и си нанесоа
многу болки.

**"Војувај ја добрата битка"**

11А ти, Божји човеку, бегај од сето тоа! И
стреми се кон праведност, побожност, вера,
љубов, трпеливост и кроткост! 12Војувај ја
добрата борба на верата, зграби го вечниот
живот за кој си повикан и за кого си дал добра
исповед пред многу сведоци! 13Ти заповедам
пред Бога, Кој оживува сè и пред Христос
Исус, Кој пред Понтиј Пилат посведочи со
добра исповед, 14да ја чуваш заповедта чиста и
непорочна до јавувањето на нашиот Господ
Исус Христос, 15кое, во свое време, ќе Го
открие благословениот и единствениот
Владетел, Царот на царевите и Господар на
господарите; 16Кој единствено има бесмртност
и живее во непристапна светлина, Кого никој
од луѓето не Го видел ниту може да Го види.
Нему чест и вечна сила. Амин!

17Заповедај им на богатите на овој свет да не
бидат горделиви и да не се надеваат на
непостојаното богатство, туку во Бог, Кој ни
дава изобилно сè, за наслада, 18да прават добро,
да бидат богати во добри дела, да бидат
дарежливи и штедри; 19да собираат за себе
благо како добра основа за иднината, за да
зграбат вистински живот.

20О, Тимотее, чувај го тоа што ти е доверено,
и одбегнувај нечисти и празни разговори и
противречноста на таканареченото
"познавање", 21за кое некои се држат и така
скршнаа од верата.

Благодат со вас.

# Второто послание на Павле до Тимотеј

1 Павле, апостол на Христос Исус по Божја
волја, според ветениот живот во Христос
Исус, 2до Тимотеј, моето мило чедо: благодат,

милост и мир од Бог Таткото и Христос Исус,
нашиот Господ.

### ”Разгорувај го Божјиот дар”

[3]Му благодарам на Бог Кому со чиста совест Му
служам уште од моите прародители,
спомнувајќи те постојано, ноќе и дење, во
своите молитви; [4]а кога ќе си спомнам за твоите
солзи, копнеам да те видам, да се исполнам со
радост; [5]зашто си спомнувам за нелицемерната
вера што е во тебе, која отпрвин се наоѓаше во
твојата баба Лоида и во мајка ти Евникија, а
уверен сум дека е и во тебе. [6]Затоа ти
напомнувам да го разгоруваш Божјиот дар, кој е
во тебе преку моето ракополагање. [7]Зашто Бог
не ни даде дух на страшливост, туку дух на сила,
љубов и воздржливост.

[8]Затоа, не срами се од сведоштвото за
нашиот Господ и од мене, затвореникот за
Него, туку страдај и ти со мене за Евангелието,
според силата на Бог, [9]Кој нѐ спаси и нѐ повика
со свето призвание, не според нашите дела,
туку по сопствената цел и благодат, која ни
беше дадена во Христос Исус уште пред вечни
времиња, [10]а која сега се откри преку
јавувањето на нашиот Спасител Христос Исус,
Кој ја укина смртта и на виделина донесе
живот и бесмртност преку Евангелието, [11]за
кое јас сум поставен како гласник, апостол и
учител. [12]Заради тоа и го поднесувам сето ова,
но не се срамам, зашто знам во Кого сум
поверувал и уверен сум дека Тој може да го
запази она што Му го доверив, сѐ до оној Ден.

[13]Држи се за примерот на здравото слово
што го имаш чуено од мене во верата и
љубовта која е во Христос Исус! [14]Запази го
доброто што ти е доверено преку Светиот Дух
Кој живее во нас.

[15]Ти го знаеш тоа, дека во Азија сите се
одвратија од мене, меѓу кои се и Фигел и
Ермоген.

[16]Господ да му даде милост на домот на
Онисифор, зашто повеќепати ме освежи и не
се засрами од моите окови, [17]туку, кога дојде во
Рим, грижливо ме побара и ме најде. [18](да му
даде Господ да најде милост пред Господа во
оној Ден!) А ти, многу добро знаеш каква
служба вршеше тој во Ефес.

**Христијанско војување**

2 Затоа, ти чедо мое, зајакнувај во
благодатта, која е во Христос Исус! 2И она
што го имаш слушнато од мене пред многу
сведоци, довери им го на доверливи луѓе, кои
исто така ќе бидат способни да поучуваат и
други! 3Поднесувај ги со мене страдањата, како
добар воин на Христос Исус! 4Никој, кој е во
воена служба, не се плетка во работите од
секојдневието, за да му угоди на оној кој го
повикал да биде војник. 5Исто така, ако некој
се натпреварува, не добива венец ако не се
натпреварува според правилата. 6Земјоделецот
кој се труди треба прв да вкуси од плодовите.
7Разбери што зборувам, а Господ ќе ти даде
разбирање за сè.
8Помни Го Исус Христос, Кој воскресна од
мртвите, Кој е од Давидовото потомство,
според моето Евангелие, 9за кое страдам сè до
окови, како некаков злосторник. Но Божјото
слово не е оковано. 10Заради тоа поднесувам сè
заради избраните, та и тие да го добијат
спасението во Христос Исус, а заедно со него и
вечна слава.
11Веродостојно е кажаното:

"Ако умревме со Него,
со Него и ќе живееме;
12ако издржиме,
со Него и ќе царуваме;
ако се откажеме од Него,
и Тој ќе се откаже од нас;
13ако сме неверни,
Тој останува верен!
Зашто Сам Себе
не може да се откаже."

**Биди добар пример**

14Напомнувај им ги овие работи и наложи им
сериозно пред Бог, да не се препираат околу
зборови, што е неполезно и што води кон
пропаст на слушателите. 15Труди се да се
покажеш себеси проверен пред Бога како
работник, кој не треба да се срами, кој
правилно го образложува словото на
вистината! 16А одбегнувај непристојни и празни
разговори, зашто тоа води кон поголема
безбожност, 17а нивните зборови ќе се шират

како рак-рана. Меѓу таквите се Именеј и
Филет, [18]кои скршнаа од вистината, тврдејќи
дека воскресението веќе настапило и со тоа ја
рушат верата на некои. [19]Сепак, цврсто стои
Божјата основа, која го има овој печат:
"Господ ги познава Своите" и "Секој што Го
изговара Господовото име нека отстапи од
неправдата!"

[20]А во голем дом има не само златни и
сребрени садови, туку и дрвени и земјени.
Едните се за почесна, а другите за срамна
намена. [21]Па така, ако некој се исчисти од овие
работи, ќе биде сад за почесна намена, осветен,
полезен на господарот и подготвен за секое
добро дело.

[22]Бегај од страстите на младоста! Стреми се
кон праведност, вера, љубов и мир со оние кои
Го повикуваат Господа од чисто срце.
[23]Отфрли ги безумните и неразумните
распрашувања, знаејќи дека раѓаат расправии!
[24]А Господовиот слуга не смее да се расправа,
туку треба да биде благ спрема сите, способен
да поучува и да е трпелив; [25]да ги воспитува со
кроткост оние кои се противат, за да им даде
Бог покајание, кое води кон целосно
познавање на вистината, [26]за да си дојдат на
себеси и да избегаат од стапицата на ѓаволот
кој ги има заробено за да ја вршат неговата
волја.

**Последни денови**

**3** И знај го ова: во последните денови ќе
настапат тешки времиња, [2]зашто луѓето ќе
бидат себични, среброљупци, фаленичари,
горделиви, пцујачи; непокорни на родителите,
неблагодарни, несвети; [3]без љубов,
непомирливи, злобни клеветници,
невоздржани, свирепи, непријатели на доброто,
[4]предавници, безобѕирни, надуени, повеќе
сластољубиви отколку богољубиви, [5]кои имаат
изглед на побожност, а се откажале од
нејзината сила; а таквите одбегнувај ги!

[6]Зашто меѓу нив има такви кои се
вовлекуваат во домовите и ги мамат
неразумните жени обременети со гревови, кои
се водени од различни страсти, [7]кои постојано
учат, а никогаш да дојдат до познавањето на
вистината. [8]И како што Јаниј и Јамвриј му се

спротивија на Мојсеј, така и овие ѝ се противат
на вистината, луѓе со изопачен ум, отфрлени
во однос на верата. 9Но нема да напредуваат
веќе, зашто нивното безумие ќе се открие пред
сите, како што се откри и на оние двајца.

**Живеј по волјата на Бог**

10А ти внимателно го следеше моето учење,
поведението, замислата, верата,
долготрпението, љубовта, истрајноста,
11прогонствата, страдањата што ми се случија
во Антиох, во Иконија и во Листра. Какви
прогонства претрпев, а Господ ме избави од
сите! 12А и сите кои ќе живеат побожно во
Христос Исус, ќе бидат прогонувани, 13додека
злите луѓе и измамниците ќе напредуваат во
злото, мамејќи и бидувајќи мамени. 14А ти
остани во она што си го научил и во што си
убеден, зашто знаеш од кого си го научил и
15зашто уште од детството ги познаваш
Светите Писма, кои можат да ти ја дадат
мудроста која води кон спасение преку верата
во Христос Исус.

16Целото Писмо е од Бог вдахновено и е
полезно за поучување, за прекорување, за
поправање и за воспитување во праведност,
17за да биде Божјиот човек совршен и
подготвен за секое добро дело.

4 Те заколнувам пред Бог и Христос Исус,
Кој ќе им суди на живите и на мртвите со
Неговото јавување и Неговото царство:
2проповедај го словото, настојувај во време и
во невреме, укорувај, предупредувај,
охрабрувај со сета трпеливост и со поука.
3Зашто ќе дојде време кога не ќе го трпат
здравото учење, туку според своите похоти ќе
си насоберат учители какви што сакаат, па тие
да им ги скокоткаат ушите, 4и ќе ги одвратат
ушите од вистината, а ќе се свртат кон
приказни. 5А ти биди трезвен во сѐ, истрпи зло,
врши ја работата на евангелист и исполнувај ја
својата служба докрај.

6Зашто јас веќе се излеав и времето на
моето заминување настапи. 7Извојував добра
борба, го завршив патот, ја запазив верата. 8А
сега натаму ми е подготвен венецот на
праведноста, што ќе ми го даде во оној Ден
Господ, Праведниот Судија, и не само мене,

туку и на сите кои го засакаа Неговото
јавување.

**Павловите лични завршни зборови**

[9]Погрижи се набргу да дојдеш кај мене,
[10]зашто Димас ме остави, бидејќи го засака
сегашниов свет и отиде во Солун. Крискент
отиде во Галатија, а Тит во Далмација. [11]Само
Лука е со мене. Земи го Марко и доведи го со
себе, зашто ми е полезен за службата. [12]Тихик
го пратив во Ефес. [13]Кога ќе дојдеш, донеси ми
ја наметката што ја оставив во Троја кај Карп
и свитоците, особено пергаментните!
[14]Бакарџијата Александар ми направи
голема пакост; Господ ќе му плати според
неговите дела. [15]И ти пази се од него, зашто им
се противеше многу на нашите зборови.
[16]При мојата прва одбрана никој не беше со
мене, туку сите ме оставија; нека не им се
припише за зло! [17]Но Господ беше со мене и
ми даде сила, за преку мене да се изврши
навестувањето, и за да го чујат сите народи; а
јас бев избавен од лавовска уста. [18]Господ ќе
ме избави од секое зло дело и сигурно ќе ме
воведе во Своето небесно царство, на кое
слава Му за вечни векови. Амин!
[19]Поздрави ги Прискила и Акила и домот на
Онисифор! [20]Ераст остана во Коринт, а
Трофим го оставив болен на Малта. [21]Погрижи
се да дојдеш пред зимата! Те поздравуваат
Еубул, Пуден, Лин, Клаудија и сите браќа.
[22]Господ да биде со твојот дух! Благодатта да
биде со вас.

# Посланието на Павле до Тит

1 Павле, Божји слуга и апостол на Исус
Христос, според верата на оние кои се
избрани од Бог и познавањето на вистината
која е според побожноста, [2]со надеж за вечен
живот што пред вечни времиња го вети Бог,
Кој не може да лаже, [3]а во свое време го
објави Своето Слово преку навестувањето,

што ми е доверено мене според заповедта на
Бог, нашиот Спасител - до Тит, моето
вистинско чедо по заедничката вера: [4]благодат,
милост и мир од Бог Таткото и Господ Исус
Христос, нашиот Спасител.

**Квалификациите на старешина**

[5]Затоа те оставив на Крит, за да го средиш
недовршеното и за да поставиш старешини по
сите градови, како што ти наложив: [6]ако некој
е непорочен, маж на една жена, ако има деца
кои веруваат, кои не се обвинети заради
разузданост или непокорност; [7]зашто
надзорникот како Божји управител треба да
биде непорочен, не самоволен, не гневлив, не
пијаница, не тепач, не алчен за нечиста
добивка, [8]туку гостољубив, љубител на
доброто, разумен, праведен, свет, воздржлив,
[9]кој се држи цврсто за вселодостојното слово,
кое е сходно со учењето, за да може и да
поттикнува во здравото учење и да ги
изобличува оние кои се противат.
[10]Имено, има многу непокорни луѓе,
празноречиви и измамници, особено од
обрежаните, [11]на кои треба да им се затвори
устата, зашто тие заради нечиста печалба
растураат цели семејства, поучувајќи го она
што не треба. [12]Еден од нив, нивни сопствен
пророк, рече: "Критјаните секогаш се
лажливци, зли ѕверови и мрзливи лапачи!"
[13]Ова сведоштво е вистинито. Затоа искарај ги
строго, за да бидат здрави во верата, [14]за да не
им обрнуваат внимание на еврејските сказни и
заповедите на луѓето кои ја изопачуваат
вистината. [15]За чистите сè е чисто; а за оние
кои се осквернети и кои не веруваат, ништо не
е чисто, туку осквернети им се и разумот и
совеста. [16]Исповедаат дека Го познаваат Бог,
но Го одрекуваат со делата, и се одвратни,
непослушни и неподобни за какво да било
добро дело.

**Поучувај здраво учење**

**2** А ти говори за она што се совпаѓа со
здравата наука. [2]Постарите мажи да бидат
трезвени, сериозни, разумни, здрави во верата,
во љубовта и во трпението. [3]Исто така,

постарите жени да се однесуваат достојно, да
не клеветат и да не се оддаваат на многу вино,
туку да бидат учителки за доброто, [4]за да ги
учат младите жени да ги љубат своите мажи и
своите деца, [5]да бидат разумни, чисти, вредни
домаќинки, љубезни и покорни на своите
мажи, за да не се хули Божјото слово.
[6]Исто така, опоменувај ги и младите да
бидат разумни. [7]Во сè покажи се како пример
за добри дела, во чистота на учењето,
сериозност, [8]со здрав и беспрекорен говор, за
да се засрами секој противник, немајќи што да
каже лошо за нас.
[9]Робовите нека им се покоруваат во сè на
своите господари, да настојуваат да им
угодуваат, да не им противречат [10]и да не
поткрадуваат, туку да ја покажат својата добра
вера, та да го украсуваат во секој поглед
учењето на Бог нашиот Спасител.
[11]Зашто се јави Божјата благодат, која носи
спасение за сите луѓе, [12]која нè поучува да се
откажеме од безбожноста и од световни
похоти; да живееме разумно, праведно и
побожно во сегашниов век, [13]очекувајќи ја
блажената надеж и јавувањето на славата на
нашиот велик Бог и Спасител, Исус Христос,
[14]Кој се даде Себеси за нас, за да нè избави од
секакво беззаконие и да си исчисти за Себе
сопствен народ, ревносен за добри дела.
[15]Зборувај го ова, и опоменувај, и укорувај со
целосна власт. Никој да не те презира!

## Припомни си за Божјата милост

3 Напомнувај им да им се покоруваат на
управителите и властите, да бидат покорни
и подготвени за секое добро дело; [2]никого да
не хулат, да бидат благородни, да не се
препираат, покажувајќи секаква кроткост кон
сите луѓе.
[3]Зашто и ние бевме некогаш неразумни,
непокорни, измамени, робови на разни страсти
и задоволства, минувајќи го животот во злоба
и завист, исполнети со омраза и мразејќи се
еден со друг. [4]Но кога се појави добрината на
Бог, нашиот Спасител, и Неговата љубов за
целото човештво, [5]нè спаси не врз основа на

праведните дела што сме ги направиле ние,
туку по Својата милост, преку капењето на
новораѓањето и обновувањето преку Светиот
Дух, [6]Кого богато Го излеа на нас преку Исус
Христос, нашиот Спасител, [7]та оправдани
преку Неговата благодат, да станеме
наследници според надежта на вечниот живот.
[8]Ова е веродостојно слово, и сакам ова да го
говориш со увереност, та оние што поверувале
во Бог да се стремат да вршат добри дела. Тоа
е добро и полезно за луѓето.

[9]А избегнувај ги глупавите распрашувања,
родословијата, расправиите и препирките во
однос на Законот, зашто се неполезни и
безвредни. [10]Избегнувај човек еретик, по
првото и второто предупредување, [11]знаејќи
дека таквиот човек се изопачил и дека греши,
и се осудил самиот себеси.

**Заклучок**

[12]Кога ќе го пратам кај тебе Артема или
Тихик, настојувај да дојдеш кај мене во
Никопол, зашто решив зимата да ја поминам
таму! [13]Грижливо снабди ги за пат законикот
Зена и Аполос, за да имаат сè што им треба!
[14]И нашите нека се учат да се зафаќаат со
добри дела, за да ги задоволат неопходните
потреби, за да не бидат бесплодни.

[15]Те поздравуваат сите што се со мене.
Поздрави ги оние кои нè љубат во верата.
Благодат со сите вас!

# Посланието на Павле до Филемон

**1** Павле, затвореник за Христос Исус и
братот Тимотеј, до нашиот мил брат и
соработник Филемон, [2]до нашата сестра
Апфија, до нашиот соборец Архип и до
црквата во твојот дом.

[3]Благодат вам и мир од Бог, нашиот Татко, и
од Господ Исус Христос.

**Павловиот израз на благодарност**

[4]Му благодарам на мојот Бог, секогаш
спомнувајќи те во моите молитви, [5]бидејќи
слушам за твојата љубов и за верата што ја
имаш спрема Господ Исус и спрема сите
светии; [6]твоето учество во верата нека биде
делотворно преку познавањето на секое добро
што е во тебе преку Христос. [7]Зашто имав
голема радост и утеха во твојата љубов,
бидејќи ти ги освежи срцата на светиите.

**Онисим**

[8]Затоа, иако имам голема смелост во Христос
да ти заповедам да го правиш она што е
исправно, [9]заради љубовта повеќе сакам да те
молам, јас, ваков каков што сум, Павле,
старец, а сега и затвореник за Христос Исус;
[10]те молам за моето чедо Онисим, кого го
родив во окови, [11]кој некогаш ти беше
некорисен, а сега ни е мошне корисен и тебе и
мене.

[12]Ти го праќам назад, него, срцето мое.
[13]Сакав да го задржам кај себе, за да ми служи
место тебе во оковите поради Евангелието,
[14]но не сакав ништо да сторам без твоја
согласност, за да не биде твојата добрина од
принуда, туку доброволно. [15]Можеби затоа
беше одделен од тебе за малку време, за да го
примиш назад засекогаш, [16]но не веќе како
роб, туку повеќе од роб - како мил брат,
особено за мене, а уште повеќе за тебе, и во
телото и во Господа.

[17]И така, ако мене ме сметаш за близок,
прими го како мене! [18]А ако ти направил
некаква штета или ти должи нешто, стави го
тоа на моја сметка. [19]Јас, Павле, кој го
пишувам ова своерачно, ќе платам; а да не ти
спомнувам дека тоа што си, ми го должиш
мене. [20]Да, брате, дозволи да видам некаква
полза од тебе во Господ; закрепни ми го срцето
во Христос. [21]Ти го пишувам ова, имајќи
доверба во твојата послушност, зашто знам
дека ќе направиш и повеќе отколку што ти
барам.

[22]А едновремено со тоа приготви ми и
сместување, зашто се надевам дека, преку
вашите молитви, ќе ви бидам даруван.

[23]Те поздравуваат: Епафрас, кој е со мене
затвореник за Христос Исус, [24]како и моите

соработници Марко, Аристарх, Дима и Лука.
[25]Благодатта на Господ Исус Христос нека биде со твојот дух.

# Посланието до Евреите

### Бог проговори преку Својот Син

1 Бог, Кој од дамнина, многупати и на многу начини им зборуваше на нашите татковци
преку пророците, [2]во последниве денови ни
зборуваше преку Синот Кого Го постави за наследник на сè и преку Кого го создаде и
светот. [3]Тој е одблесок на Неговата слава и одраз на Неговото битие, Кој сè одржува преку мо́кта на Својот збор. Откако изврши исчистување на гревовите, седна оддесно на Величеството во височините;

### Христос ги надминува ангелите

[4]и стана толку повозвишен од ангелите, колку што наследи повозвишено име од нив. Христос
е повозвишен од ангелите. [5]Зашто, кому од
ангелите некогаш му беше рекол:

"Ти си Мојот Син;
денес Те родив"

и пак:

"Јас ќе Му бидам Татко,
а Тој ќе ми биде Син"?

[6]И пак, кога Првородениот Го воведе во светот, рече:

"И да Му се поклонат
сите Божји ангели!"

[7]А за ангелите вели:

"Своите ангели
ги прави ветрови
а Своите слуги огнени пламени."

[8]А за Синот вели:

”Твојот престол, Боже, е вечен
и скиптарот на правдата
е скиптар на Твоето Царство.
[9]Ја засака праведноста,
а го замрази беззаконието,
затоа Бог, Твојот Бог
Те помаза со масло на радост,
како никој од Твоите другари”;

[10]и:

”Ти, Господи, во почетокот
ги положи темелите на земјата,
и небесата се дело на Твоите раце.
[11]Тие ќе бидат уништени,
а Ти остануваш.
И ќе остарат како облека,
[12]и ќе ги свиткаш како наметка,
како облека ќе се променат.
А Ти секогаш си истиот
и Твоите години немаат крај.”

[13]А кому од ангелите некогаш му има речено:

”Седни од Мојата дена страна
додека не ги направам
Твоите непријатели
подношка на Твоите нозе”?

[14]Не се ли сите тие прислужнички духови
испратени да им служат на оние кои ќе
наследат спасение?

**2** Затоа треба уште повеќе да внимаваме на
она што го чувме, за да не бидеме
одвлечени. [2]Зашто, ако словото изговорено
преку ангелите беше цврсто, и ако секој
престап и секоја непослушност беа соодветно
наплатени, [3]како ќе се извлечеме, ако
занемариме толку големо спасение, за кое
првин зборуваше Господ, и нам ни беше
потврдено од оние кои го беа чуле, [4]откако
Бог го посведочи со знаци, со чуда и со разни
моќни дела, и со раздавање дарови на Светиот
Дух, според Неговата волја.

**Христос е над сè**

5Впрочем, не им го потчини на ангели идниот
свет, за кого зборуваме. 6Но некој некаде
посведочи, велејќи:

"Што е човекот,
та си спомнуваш за него?
Или човековиот син,
та да ти значи нешто?
7Го направи само малку
помал од ангелите,
со слава и чест го овенча;
8сè потчини под неговите нозе."

А кога му потчини сè, тој ништо не остави
непотчинето на себеси. Но сега уште не
гледаме дека му е потчинето сè . 9Но Го
гледаме Исус, Кој беше за кратко време помал
од ангелите, овенчан со слава и чест заради
претрпената смрт, Кој по Божјата благодат ја
вкуси смртта за сите.
10Зашто Му прилегаше Нему, заради Кого е
сè и преку Кого е сè, откако приведе многу
синови во слава, преку страдање да стане
совршен Автор на нивното спасение. 11Зашто и
Оној Кој осветува и оние кои се осветени, сите
се од еден Татко, та затоа не се срами да ги
нарече браќа, 12кога вели:

"Ќе им го навестам
Твоето име на Моите браќа,
ќе Те воспеам сред соборот";

13и пак:

"Јас ќе се надевам на Него";

и пак:

"Еве ме мене и моите деца,
кои Бог ми ги даде."

14Бидејќи, пак, децата имаат учество во телото
и крвта, така и Самиот Тој зеде учество во тоа,
та со смртта да го обессили оној кој ја имаше
власта над смртта, односно ѓаволот, 15и да
може да ги избави оние кои заради стравот од
смртта, цел живот беа во ропство. 16Зашто,

навистина, Тој не им помага на ангелите, туку
му помага на Авраамовото потомство. [17]Затоа
требаше во сè да стане како Своите браќа, за
да стане милостив и верен Врховен свештеник
за нештата кои се однесуваат на Бог, за да
биде жртва за помирување за гревовите на
луѓето. [18]Бидејќи, и Самиот страдаше кога
беше искушуван, затоа може да им помогне на
оние кои се искушувани.

**Христос го надминува Мојсеј**

3 Затоа, свети браќа, вие кои учествувате во
небесното призвание, насочете ги вашите
мисли кон Исус, Апостолот и Врховниот
свештеник на нашето исповедување, [2]Кој Му
беше верен на Оној Кој Го постави, како што
беше и Мојсеј во целиот Негов дом. [3]Бидејќи
Тој беше удостоен со поголема слава од
Мојсеј, како што поголема чест од куќата има
оној кој ја изградил. [4]Зашто, секоја куќа е
изградена од некого, а Бог е градител на сè.
[5]Навистина, и Мојсеј му беше верен на целиот
Негов дом, како слуга, за сведоштво на оние
нешта што требаше да се соопштат подоцна.
[6]А Христос беше верен како Син над Својот
дом; а Негов дом сме ние, ако докрај ги
дочуваме смелоста и радоста на нашата надеж.
[7]Впрочем, како што вели Светиот Дух:

"Денес ако го чуете Неговиот глас,
[8]не закоравувајте ги вашите срца,
како тогаш кога Ме предизвикуваа,
како во денот на искушувањето во
пустината,
[9]каде што вашите татковци
се бунтуваа против Мене,
предизвикувајќи Ме, и беа очевидци
на Моите дела четириесет години.
[10]Затоа се разлутив
на тоа поколение и реков:
- секогаш заблудуваат во своите срца
и не ги запознаа Моите патишта -,
[11]та во Својот гнев се заколнав:
- нема да влезат во Мојот спокој -."

[12]Гледајте, браќа, да не би во некого од вас
да има зло срце, што не верува, та да отпадне
од живиот Бог. [13]Туку бодрете се еден со друг,

секојдневно, додека се вели ”денес”, да не би
некој од вас да закорави од измамливоста на
гревот. [14]Впрочем, ние станавме Христови
соучесници, само ако почетната увереност ја
запазиме цврсто докрај, [15]така што се вели:

”Денес ако го чуете Неговиот глас,
не закоравувајте ги вашите срца,
како тогаш кога Ме предизвикуваа.”

[16]Имено, кои се тие кои откако чуја Го
предизвикаа? Зар не беа тоа сите оние кои
излегоа од Египет водени од Мојсеј? [17]А кому
му беше гневен четириесет години? Зар не на
оние кои згрешија и чии тела паднаа во
пустината? [18]А на кои им се заколна дека нема
да влезат во Неговиот спокој, ако не на оние
кои беа непокорни? [19]И гледаме дека не можеа
да влезат поради неверие.

**Вечната починка на светиите**

**4** И така, да страхуваме да не биде изостанат
некои од вас, додека е сè уште оставено
ветувањето за влегувањето во Неговиот
спокој. [2]Зашто и нам ни беше проповедана
Добрата Вест како и ним. Но немаа полза од
словото што го чуја, зашто не беше
проследено со вера кај оние кои го беа чуле.
[3]Имено, ние кои поверувавме влегуваме во
спокојот, токму како што рече Тој:

”така што во Својот гнев се заколнав:
нема да влезат во Мојот спокој”;

иако Неговите дела беа завршени уште од
основањето на светот. [4]Зашто Самиот за
седмиот ден има некаде кажано вака: ”И Бог
во седмиот ден се одмори од сите Свои дела.”
[5]И пак на тоа место: ”Нема да влезат во Мојот
спокој.”

[6]И така, бидејќи останува некои да влезат во
него, а оние на кои порано им беше
проповедано Евангелието не влегоа заради
непослушноста, [7]Тој повторно определи еден
ден, едно ”денес”, зборувајќи преку Давид по
долго време, токму како што има кажано
порано:

"Денес ако го чуете Неговиот глас,
не закоравувајте ги вашите срца."

[8]Зашто, ако Јошуа им дадеше спокој, не би
зборувал потоа за друг ден. [9]Значи, на Божјиот
народ му останува саботната починка. [10]Имено,
оној кој влегол во Неговиот спокој, тој се
одморил од своите дела, како и Бог од Своите.
[11]И така, да се погрижиме да влеземе во тој
спокој, за да не падне некој следејќи го истиот
пример на непослушност!
[12]Зашто Божјото Слово е живо, делотворно
и поостро од секој меч со две сечила, и пробива
до разделувањето на душата и духот, на
зглобовите и срцевината, и е способно да ги
суди мислите и намерите на срцето, [13]и нема
создание кое е скриено пред Неговите очи;
туку сѐ е голо и откриено пред очите на Оној
пред Кого ќе дадеме сметка.

**Исус, Големиот Врховен Свештеник**

[14]И така, бидејќи имаме Врховен свештеник,
Кој помина низ небесата - Исус, Божјиот Син,
да се држиме цврсто за верата која ја
исповедаме! [15]Зашто, немаме врховен
свештеник кој не може да сочувствува со
нашите слабости, туку таков Кој бил
искушуван во сѐ, како нас, но без грев. [16]И така
да пристапуваме смело кон престолот на
благодатта, за да примиме милост и за да
најдеме благодат, која ќе ни помогне во време
на нужда.

**5** Зашто, секој врховен свештеник, кој е
избран од луѓето, се поставува за луѓето, за
да служи пред Бог, за да принесува дарови и
жртви за гревови; [2]кој може да биде благ кон
оние кои се во незнаење и се заблудени, зашто
и самиот е подложен на слабости. [3]И заради
тоа, должен е да принесува жртви за
гревовите, како за народот, така и за себеси.
[4]И никој не ја зема честа за себе, туку ја
прима кога Бог го повикува, како и Арон.
[5]Така и Христос не се прослави Сам Себеси за
да стане Врховен свештеник, туку Оној Кој Му
рече:

"Ти си Мојот Син;
денес Те родив";

[6]како што Тој и на друго место вели:

”Ти Си Свештеник
во вечни векови,
по редот Мелхиседеков.”

[7]Тој, во деновите на Својот живот во тело, Му
принесе молитви и молби со силно викање и
солзи, на Оној Кој можеше да Го спаси од смрт,
и беше ислушан заради Својата послушност.
[8]Иако беше Син, се научи на послушност од она
што го претрпе [9]и откако се усоврши, на сите
кои Му се послушни им стана Извор на вечно
спасение, [10]одреден од Бог за Врховен
Свештеник по редот Мелхиседеков.
[11]За него имаме да зборуваме многу, но е
тешко да се протолкува, зашто станавте тапи
за слушање. [12]Имено, според времето, досега
требаше да бидете веќе учители, меѓутоа вам
ви е сè уште потребно да ве поучува некој на
основните принципи на Божјите откровенија, и
потребно ви е млеко, а не тврда храна. [13]Зашто
секој што се храни со млеко, не е навикнат во
словото на праведноста, зашто е бебе. [14]А
тврдата храна е за зрелите, кои преку
опитноста ги имаат извежбано сетилата да
разликуваат добро и зло.

**6** Затоа да го оставиме почетното учење за
Христос а да се стремиме кон зрелост и да
не поставуваме повторно основа за покајание
од мртви дела и за вера во Бог, [2]за учењето за
крштавањата, за полагањето на раце, за
воскресението на мртвите и за вечниот суд. [3]И
тоа ќе го сториме ако дозволи Бог.
[4]Зашто за оние кои еднаш биле просветлени,
кои го вкусиле небесниот дар, станале
соучесници на Светиот Дух [5]и кои ги вкусиле
доброто Божјо слово и силите на идниот век,
[6]а сепак отпаднале, невозможно е повторно да
бидат обновени за покајание, зашто тие
повторно за себеси Го распнуваат Божјиот Син
и Го изложуваат на јавен срам.
[7]Зашто земјата која го впива дождот што
често паѓа на неа, и која им раѓа полезни
растенија на оние за кои и се обработува,
добива благослов од Бог; [8]но ако дава трње и
боцки, не чини и е близу да биде проколната;
нејзиниот крај завршува во огнот.

[9]Иако зборуваме вака, мили мои, уверени
сме во подобри нешта за вас - такви кои го
придружуваат спасението. [10]Зашто Бог не е
неправеден, па да го заборави вашето дело и
љубовта што ја покажавте спрема Неговото
име, откако им послуживте и сè уште им
служите на светиите. [11]Но ние сакаме секој од
вас да ја покаже истата ревност, за да има
целосна сигурност на надеж до крајот, [12]и да не
бидете мрзливи, туку да се угледате на оние
кои преку вера и трпение ги наследуваат
ветувањата.

### Бог ги исполнува Своите ветувања

[13]Навистина, кога Бог му даде ветување на
Авраам, немајќи никој поголем за да се
заколне во него, се заколна во Самиот Себе,
[14]велејќи: "Навистина ќе те благословам и ќе
те преумножам." [15]И така, чекајќи трпеливо го
доби ветеното.
[16]Луѓето, всушност, се колнат во она што е
поголемо од нив, и кога ќе се заколнат,
завршува секаква натамошна расправија меѓу
нив. [17]Така и Бог, сакајќи на наследниците на
ветувањето посебно да им ја покаже
непроменливоста на Својата цел, се послужи
со заклетва, [18]така што преку тие две
непроменливи работи, со кои не е можно Бог
да лаже, нека имаме цврст поттик да ја
досегнеме надежта што е поставена пред нас.
[19]Неа ја имаме како сигурна и цврста котва на
душата, која навлегува и зад завесата, [20]каде
што Исус влезе за нас како претходник, откако
стана вечен Врховен свештеник според редот
Мелхиседеков.

### Христос го надминува Мелхиседека

**7** Мелхиседек, салимскиот цар, свештеник на
Севишниот Бог, кој му излезе во пресрет
на Авраам кога се враќаше по колежот над
царевите, и го благослови, [2]кому Авраам му
оддели десеток од сè, чие име преведено првин
значи "Цар на праведноста", потоа и "Цар на
Салим" односно "Цар на мирот", [3]без татко,
без мајка, без родословје, кој нема ниту
почеток на деновите, ниту крај на животот,
сличен на Божјиот Син, вечно останува
свештеник.

[4]Гледате ли колку е голем оној кому
патријархот Авраам му даде десеток од
најдобриот плен! [5]Навистина и оние од
Левиевите синови, кои ја примаат
свештеничката служба, имаат заповед според
Законот да земаат десеток од народот, односно
од своите браќа, иако и тие се Авраамови
потомци. [6]Но оној, чие родословје не
произлегува од нив, зеде десеток од Авраам и
го благослови оној кој ги имаше ветувањата.
[7]А без сомнение помалиот е благословен од
поголемиот. [8]Згора на тоа, овде смртни луѓе
земаат десетоци, а онде, оној за кого се
сведочи дека живее. [9]Следствено, Леви кој
зема десеток, даде десеток преку Авраам,
[10]зашто уште беше во бедрото на својот татко,
кога го сретна Мелхиседека.

[11]И така, ако совршенството беше преку
левитското свештенство (зашто народот го
прими Законот под него), каква потреба
имаше уште да се издигне друг свештеник по
редот Мелхиседеков и да не биде назначен по
редот Аронов? [12]Имено, кога се проментува
свештенството, неопходно се променува и
Законот. [13]Бидејќи оној за кого ова се зборува
му припаѓа на друго племе, од кое никој не
служел при жртвеникот. [14]Зашто сосема е
јасно дека нашиот Господ произлезе од
Јудиното племе, а за свештенство од ова племе
Мојсеј не рече ништо. [15]И станува уште
појасно, дека ако се јавил друг свештеник,
сличен на Мелхиседек, [16]тој не станал тоа
според некој закон на телесните прописи, туку
според силата на неуништливиот живот.
[17]Зашто за него се сведочи:

"Ти си свештеник
во вечни векови,
според редот Мелхиседеков."

[18]Имено, од една страна се укинува
поранешната заповед, заради нејзината немоќ
и бесполезност [19](зашто Законот не направи
ништо совршено), а од друга страна се
воведува подобра надеж, преку која се
доближуваме до Бог.

[20]И покрај тоа што не беше без заклетва
[21](имено, другите станаа свештеници без

заклетва, а Тој стана со заклетва преку Оној
Кој Му рече:

"Господ се заколна
и нема да се предомисли,
- Ти си свештеник
во вечни векови- ");

[22]уште повеќе и Исус стана залог на подобар
завет.

[23]И тие во голем број станаа свештеници
зашто смртта ги спречуваше да продолжат, [24]а
Тој, пак, има постојано свештенство, зашто
останува во вечни векови. [25]Затоа и може да ги
спасува за вечни векови оние кои преку Него
доаѓаат кај Бог, зашто Тој секогаш живее, за
да се застапува за нив.

[26]Зашто таков Врховен свештеник ни
требаше и нам: свет, невин, непорочен, одвоен
од грешници и повозвишен од небесата, [27]Кој
нема секојдневна потреба, како врховните
свештеници, да принесува жртви прво за
своите гревови, а потоа за гревовите на
народот, бидејќи тоа го направи еднаш за
секогаш принесувајќи се Самиот Себе.
[28]Зашто, Законот поставува немоќни луѓе за
врховни свештеници, а зборот на заклетвата,
кој дојде по Законот, поставува Син Кој е
усовршен во вечни векови.

**Христос го заменува левитскиот систем**

**8** Главното од она што беше кажано, е ова:
имаме таков Врховен свештеник, Кој седна
оддесно на престолот на Величеството на
небесата [2]како служител во Светилиштето и
во вистинскиот Шатор, што го подигна Господ,
а не човек.

[3]Впрочем, секој врховен свештеник се
поставува за да принесува и дарови и жртви.
Затоа е потребно и тој да има што да принесе.
[4]Зашто, ако Тој беше на земјата, не ќе беше ни
свештеник, бидејќи веќе има такви кои ги
принесуваат даровите според Законот; [5]тие им
служат на сликата и на сенката на небесните
нешта, како што му беше речено на Мојсеј,
кога требаше да го направи Шаторот: "Гледај",
му рече Тој, "да направиш сè според
образецот, што ти беше покажан на гората!"

6Но сега Тој доби многу повозвишена служба,
бидејќи е посредник на подобар завет, што е
заснован врз подобри ветувања.

**Подобри ветувања**

7Ако оној првиот завет немаше недостаток, не
ќе се бараше место за втор, 8зашто наоѓајќи
недостаток, им вели:

"Еве, идат денови - вели Господ -,
и ќе склучам нов завет
со домот на Израел и со домот на Јуда;
9не онаков каков што склучив
со нивните татковци
оној ден кога ги поведов за рака
за да ги изведам од египетската земја,
зашто тие не му останаа
верни на Мојот завет,
па Јас ги занемарив - вели Господ -;
10зашто ова е заветот кој
ќе го склучам со домот на Израел
по оние денови - вели Господ-.
Ќе ги вложам Моите закони
во нивниот ум,
и ќе ги втиснам на нивните срца.
Јас ќе им бидам Бог,
а тие ќе бидат Мој народ.
11И ниеден веќе нема
да го поучува својот сонародник
и ниеден својот брат, велејќи:
- Познај Го Господа - ,
зашто ќе Ме познаваат сите,
од најмалиот до најголемиот меѓу нив,
12бидејќи ќе бидам милостив
спрема нивните неправди,
и нема веќе да си спомнувам
за нивните гревови!"

13А кога вели "нов", со тоа го прогласил
првиот за застарен. А она што застарува и
станува излишно не е далеку од исчезнување.

**Нов завет**

9 Бездруго, и првиот завет имаше уредби за
богослужба и за земното светилиште,
2зашто беше приготвен Шаторот, во чиј
надворешен дел беа светилникот, трпезата и
обредните лебови, што се вика Свето место. 3А

зад втората завеса, беше другиот дел, наречен
Најсвето место [4]со златен олтар за кадење и
ковчегот на заветот, опкован со злато од сите
страни, во кој имаше златен сад со мана,
расцутениот Ааронов жезол и плочите на
заветот, [5]а над него херувимите на славата, кои
го засенуваа престолот на милоста; но за сето
ова сега не можеме да зборуваме подетално.
[6]При таквиот распоред, во првиот дел на
Шаторот секогаш влегуваат свештениците
кога вршат богослужба, [7]а во вториот дел само
врховниот свештеник, еднаш во годината, и
тоа не без крв, што ја принесува за своите и за
гревовите на народот, направени во незнаење.
[8]Со тоа Светиот Дух покажува дека патот кон
Светото место сѐ уште не беше откриен;
додека сѐ уште постоеше првиот дел на
Шаторот, [9]кој е симболичен приказ за
сегашното време, според кој се принесуваат
дарови и жртви, кои не можат совршено да му
ја исчистат совеста на оној кој ги принесува,
[10]зашто се однесуваат само на храна и пијалак,
и разни миења - како прописи за телото,
наложени до времето на промената.

**Христовата крв**

[11]А кога Христос се јави како Врховен
свештеник на идните добри нешта, преку
посовршен Шатор, неракотворен, односно, кој
не е од ова создавање, [12]влезе еднаш за
секогаш во Светото место, и тоа не со крвта на
јарци и јунци, туку преку Својата крв, и ни
прибави вечен откуп. [13]Зашто, ако крвта на
јарците, биковите и пепелта од јуница, со која
се попрскуваат осквернетите, осветува за
чистење на телото, [14]колку ли повеќе крвта на
Христос, Кој преку вечниот Дух Му се принесе
Сам Себеси на Бог, без недостаток, ќе ја
исчисти вашата совест од мртвите дела, за да
Му служите на живиот Бог!
[15]Затоа Тој е Посредникот на еден нов завет;
за повиканите да го примат ветувањето за
вечното наследство, откако поднесе смрт за
откуп на престапите направени во првиот
завет.
[16]Зашто, каде што има завет потребно е да
се докаже и смртта на заветувачот. [17]Имено,
заветот станува полноважен по смртта, а

никогаш не важи додека живее заветувачот.
[18]Затоа ни првиот завет не беше воведен без
крв. [19]Имено, кога Мојсеј на целиот народ му ја
пренесуваше секоја заповед според Законот,
земаше крв од јунци и јарци со вода и со
црвена волна и со исоп ги попрскуваше
свитокот и целиот народ, [20]велејќи: "Ова е
крвта на заветот што Бог го склучи со вас."
[21]А исто така со крвта ги попрскуваше
Шаторот и сите богослужбени садови. [22]И по
Законот може да се каже дека речиси сѐ се
чисти со крв, и без пролевање крв нема
проштавање.

**Подобра жртва**

[23]И така, неопходно беше симболите на
небесните нешта да се исчистат со овие нешта,
а самите небесни нешта со жртви подобри од
овие. [24]Зашто Христос не влезе во
ракотворено Свето место, кое е само одраз на
вистинското, туку во самото небо, за да се јави
сега пред Божјото лице за нас. [25]И не за да се
принесе многупати Себеси, како што
врховниот свештеник влегува во Светото
место секоја година со туѓа крв, [26]зашто инаку
ќе требаше да страда многупати од
создавањето на светот. Но сега, кон крајот на
вековите, Тој се јави еднаш, за да го отстрани
гревот со жртвување Себеси. [27]И како што на
човекот му е определено да умре еднаш, а
потоа на суд, [28]така и Христос, откако беше
принесен еднаш за да ги земе гревовите на
мнозина, ќе се јави вторпат не заради грев,
туку за спасение на оние кои нестрпливо го
очекуваат.

**Христовата жртва - еднаш за сите**

**10** Бидејќи Законот е само сенка на идните
добри нешта, а не и самата суштина на
нештата, не може никогаш со истите жртви,
што секоја година постојано се принесуваат, да
ги направи совршени оние кои пристапуваат.
[2]Инаку, зар не би престанале да ги принесуваат,
зашто оние кои ги принесуваат, откако еднаш
биле исчистени, веќе не би биле свесни за грев?
[3]Но со тие жртви, тие секоја година потсетуваат
на гревовите [4]зашто невозможно е крвта на
биковите и јарците да отстранува гревови.

[5]Затоа, кога Тој влезе во светот, рече:

"Жртви и приноси Ти не посака,
но телото ми го подготви.
[6]Сепаленици и жртви
за грев не Ти се по волја."
[7]Тогаш реков: "Еве, доаѓам
(во свитокот е напишано за Мене)
да ја исполнам Твојата волја, О Боже."

[8]Додека погоре пишува: "Жртви и приноси,
сепаленици и жртви за грев не посака, ниту Ти
се по волја" (а се принесуваат според Законот),
[9]потоа рече: "Еве, доаѓам да ја исполнам
Твојата волја." Го отстранува првото, за да го
воспостави второто. [10]Според таа волја
осветени сме преку приносот на телото на
Исус Христос еднаш засекогаш.
[11]И секој свештеник секојдневно служи
принесувајќи ги многупати истите жртви, кои
никогаш не можат да отстранат гревови. [12]Но
Тој откако принесе само една жртва за
гревовите, еднаш за засекогаш, седна оддесно
на Бог, [13]и чека сè уште додека Неговите
непријатели бидат направени подношка за
Неговите нозе. [14]Зашто Тој со едно
принесување ги направи совршени засекогаш
оние кои се осветени.
[15]А и Светиот Дух ни сведочи за тоа, откако
рече:

[16]"Ова е заветот,
што ќе го склучам
со нив по оние денови
- вели Господ-
ќе ги втиснам Моите закони
на нивните срца
и ќе ги напишам на нивниот ум,
[17]и за нивните гревови
и за нивните беззаконија
нема веќе да си спомнувам."

[18]А каде што има проштавање за овие
нешта, таму нема веќе приноси за грев.

**Пристап на верниците до Бог**

[19]И така, браќа, имаме слобода да влегуваме во
Светото место преку Исусовата крв, [20]Кој низ

завесата ни отвори нов и жив пат, кој е
Неговото тело, [21]и бидејќи имаме Врховен
свештеник над Божјиот дом, [22]да пристапиме
со искрено срце во целосна слобода на верата,
со срца кои преку попрскување се исчистени од
зла совест и со тело измиено со чиста вода.
[23]Цврсто да го држиме исповедувањето на
нашата надеж, непоколебливо, зашто верен е
Оној Кој ветил [24]и да внимаваме на тоа да се
поттикнуваме еден со друг кон љубов и добри
дела, [25]не напуштајќи ги заедничките
собирања, како што некои имаат обичај, туку
да се бодриме еден со друг, и тоа толку повеќе,
колку што гледате дека наближува Денот!

[26]Зашто, ако продолжиме да грешиме свесно
откако го примивме познавањето на вистината,
нема веќе жртва за гревови, [27]туку само
страшно очекување на судот и жестината на
огнот, што ќе ги проголта противниците.
[28]Кога некој го прекршува Мојсеевиот Закон
умира без милост, при сведоштво на двајца или
тројца сведоци. [29]Колку построга казна,
мислите, ќе заслужи оној кој Го погазил
Божјиот Син и ја смета нечиста крвта на
заветот, со која бил осветен, и Го навредил
Духот на благодатта? [30]Зашто ние Го знаеме
Оној Кој рече: "Одмаздата е Моја, Јас ќе
возвратам!" И пак: "Господ ќе му суди на
Својот народ." [31]Страшно е да се падне во
рацете на живиот Бог.

[32]Но спомнете си за поранешните денови,
кога откако бевте просветлени, претрпевте
големи страдања, [33]со тоа што бевте
понекогаш јавно изложени на хулења и неволи,
а понекогаш станувате соучесници на оние кои
така страдаат. [34]Зашто покажавте сочувство
спрема оние кои беа во окови и со радост го
поднесовте разграбувањето на вашиот имот,
знаејќи дека имате подобар и траен имот.

[35]И така, не отфрлајте ја вашата доверба,
која има голема награда. [36]Имено, вам ви е
потребно трпение, па откако ќе ја исполните
Божјата волја, да го добиете ветеното. [37]Зашто
уште малку, мошне малку, и:

"Оној Кој доаѓа, ќе дојде,
и нема да се забави.
[38]А Мојот праведник

ќе живее по вера;
а ако се повлече,
на Мојата душа
нема да ѝ биде по волја.”

39Но ние не сме од оние кои се повлекуваат за
погибел, туку од оние кои имаат вера за
зачувување на душата.

**За верата**

11 А верата е тврда увереност во она на
кое се надеваме и осведочување за
нештата што не се гледаат. 2Зашто преку неа
претците добија сведоштво.
3Со вера разбираме дека световите се
создадени со Божјиот збор, така што
видливото произлегло од невидливото.
4Со вера Авел Му принесе на Бог подобра
жртва од Каиновата, преку која прими
сведоштво дека е праведен, зашто Бог
посведочи за неговите дарови, и преку вера тој
сè уште зборува, иако е умрен.
5Преку вера Енох беше грабнат, за да не
види смрт, и не можеше да биде најден, зашто
Бог го зеде, бидејќи пред неговото земање, тој
доби сведоштво дека Му угодил на Бог. 6А без
вера не е можно да Му се угоди, зашто оној кој
Му пристапува на Бог мора да верува дека Тој
постои и дека ги наградува оние кои Го бараат.
7Со вера Ное, откако беше известен за она
што уште не се гледаше, со страхопочит,
приготви ковчег за спасение на својот дом, со
што го осуди светот и стана наследник на
праведноста, која е според вера.
8Со вера Авраам послуша, кога беше
повикан да излезе на местото што требаше да
го прими во наследство, и тргна не знаејќи
каде оди. 9Преку вера живееше како
новодојден во ветената земја, како во туѓа,
живејќи во шатори заедно со Исак и Јаков,
сонаследници на истото ветување, 10зашто го
очекуваше градот кој има темели, кому Бог му
е Градител и Творец.
11Преку вера и самата Сара стана способна
да зачне, иако беше во напредната возраст,
зашто Го сметаше за верен Оној Кој ѝ беше
ветил. 12Затоа од еден, и тоа речиси мртов, се
роди многу народ ”колку ѕвездите на небото и

како песокта на морскиот брег, што не може
да се изброи.”
[13]Сите овие умреа верувајќи, не добивајќи ги
ветувањата, туку само оддалеку ги видоа и ги
поздравија, и исповедаа дека се туѓинци и
новодојдени на земјата. [14]Зашто, тие кои
зборуваат така покажуваат дека бараат
татковина. [15]И ако навистина мислеа на онаа
од која излегоа, ќе имаа можност да се вратат,
[16]но сега, копнеат по подобра, односно
небесната. Затоа Бог не се срами да биде
наречен нивни Бог, зашто им приготви град.
[17]Со вера Авраам, кога беше испитуван, го
принесе Исака, и оној кој ги прими ветувањата,
го принесе својот единороден син. [18]Нему му
беше речено: ”По Исак ќе биде наречено
твоето потомство.” Тој сметаше дека Бог
може и од мртвите да воскреснува, [19]затоа го
прими како претслика на воскресението.
[20]Со вера Исак ги благослови Јаков и Есав, и
во однос на идните нешта.
[21]Со вера Јаков, додека умираше, ги
благослови сите Јосифови синови, и им се
поклони, потпирајќи се на врвот од овчарскиот
стап.
[22]Со вера Јосиф, на умирање, спомна за
излегувањето на израеловите синови и даде
упатства за своите коски.
[23]Преку вера Мојсеј, кога се роди, беше
криен три месеци од неговите родители, зашто
видоа дека детето е убаво и не се уплашија од
царската заповед.
[24]Преку вера Мојсеј, кога порасна, одби да го
нарекуваат син на фараоновата ќерка, [25]и
повеќе сакаше да страда заедно со Божјиот
народ, отколку да ужива во минливите
гревовни наслади. [26]Зашто Христовиот срам го
сметаше за поголемо богатство од египетските
ризници, бидејќи ја имаше предвид наградата.
[27]Преку вера го напушти Египет, не плашејќи
се од царевиот гнев, зашто издржа како да Го
гледа Невидливиот. [28]Преку вера ја прослави
Пасхата и изврши попрскување со крв, за да не
го допре оној кој ги сотруваше првородените.
[29]Со вера поминаа преку Црвеното Море
како по суво, а Египќаните, кога се обидоа, се
издавија.
[30]Преку вера паднаа ерихонските ѕидини, по

седумдневното обиколување околу нив.
31 Преку вера блудницата Рааб не загина со
непокорните, откако со мир ги прими
извидниците.
32 И што да речам уште? Зашто нема да имам
доволно време кога би почнал да раскажувам
за Гидеон, Барак, Самсон, Јефтај, за Давид и
Самоил, и за пророците 33 кои преку вера
победија царства, извршија дела на праведност,
добија ветувања, им затворија усти на лавови,
34 ја угаснаа моќта на огнот, го избегнаа
сечилото на мечот, од немоќни станаа силни;
станаа силни во бој и натераа во бегство туѓи
војски. 35 Жени ги примија назад своите умрени
преку воскресение, а други беа мачени и не беа
избавени, за да добијат подобро воскресение.
36 Други доживеаја подбиви и удари, а покрај
тоа и окови и зандана. 37 Беа каменувани, со
пила сечени надве, искушувани, умираа од меч,
талкаа во овчи и козји кожи; во немаштија, во
неволи и мачени 38 (оние за кои светот не беше
достоен), талкаа по пустини, по гори, по
пештери и по јами вземи.
39 И сите тие, иако се докажаа преку верата,
не го примија ветеното, 40 зашто Бог предвиде
нешто подобро за нас, за да не дојдат до
совршенство без нас.

### Поттик да се следи Исус

12 Затоа и ние, кои имаме околу себе
толкав облак сведоци, да ги отфрлиме
настрана секое бреме и грев кој лесно нѐ
сплеткува, и да ја трчаме со трпение трката
што ни претстои, 2 гледајќи во Исус, Авторот и
Довршителот на нашата вера, Кој поради
радоста што беше пред Него, го претрпе
крстот, презирајќи го срамот и седна оддесно
на Божјиот престол. 3 Размислете за Него, Кој
претрпе од грешниците такви противења
против Себеси, за да не премалите и се
обесхрабрите.
4 Сѐ уште не сте се противставиле до крв во
борбата против гревот, 5 и го заборавивте
предупредувањето кое ви е наменето вам како
на синови:

"Сине мој! Не презирај ги
Господовите прекори,

ни дух губи кога те прекорува,
[6]зашто кого Господ го љуби,
него и го кара, а го бие секој син,
кого што го прима."

[7]Ако трпите казни, Бог постапува со вас како
со синови. Зашто кој е тој син, кого таткото не
го казнува? [8]А ако сте пак без казна, од која
сите добиле дел, тогаш сте незаконски деца, а
не синови. [9]Освен тоа, нашите телесни
татковци нѐ казнуваа, и ние ги почитувавме.
Зар нема да Му се покориме на Таткото на
духовите, и така да живееме? [10]Имено, тие нѐ
казнуваа за кратко, како што сметаа дека е
најдобро, а Тој нѐ казнува за наша полза, за да
станеме учесници во Неговата светост.
[11]Навистина, секоја казна во сегашноста не
изгледа дека е за радост, туку за жалост. Но,
подоцна им донесува мирен плод на
праведноста на оние кои се обучувале преку
неа.

**Поттик кон светост**

[12]Затоа закрепнете ги премалените раце и
немошните колена, [13]и израмнете ги патеките
за вашите нозе, за да не се шине сакатиот,
туку, напротив, да се исцели.

[14]Стремете се кон мир со сите, и кон
светоста без која никој не може да Го види
Господ, [15]гледајте никој да не остане без
Божјата благодат, за да не изникне некој корен
на горчина и за да не ве вознемири, за да не се
осквернат со него мнозина; [16]да не биде некој
блудник или безбожник како Есав, кој за едно
јадење го продаде своето првородство, [17]зашто
знаете дека подоцна кога посака да го наследи
благословот, беше отфрлен, оти не најде место
за покајание, иако го бараше со солзи.

[18]Зашто, вие не пристапивте кон гора што
може да се допре и огнен пламен; ни кон
темнина, ни кон мрак, ни кон луња, [19]ни кон
звук на труба, ни кон глас на зборови кои
звучеа така, што слушателите молеа да не им
се зборува веќе, [20]зашто не можеа да ја
поднесат заповедта: "Ако и животно ја допре
горната, ќе биде каменувано." [21]А глетката
беше толку страшна, што и Мојсеј рече:
"Исплашен сум и треперам."

[22]Туку, вие пристапивте до горoccurrence Сион, до
градот на живиот Бог, небесниот Ерусалим, до
десетици илјади ангели, [23]до сеопштиот собор и
црквата на првородените, кои се запишани на
небесата, и до Бог, Судијата на сите, и до
духовите на усовршените праведници; [24]до
Исус, посредникот на еден нов завет и до крвта
за попрскување, која зборува подобро од
Абеловата.
[25]Гледајте да не Го одбиете Оној Кој
зборува! Зашто, ако не избегаа оние кои Го
одбија Оној Кој предупредуваше на земјата,
уште помалку ќе избегаме ние, ако се
отстраниме од Оној Кој предупредува од
небесата! [26]Неговиот глас ја потресе тогаш
земјата, а сега ветува, велејќи: " Јас ќе ја
потресам уште еднаш не само земјата, туку и
небото." [27]А тоа 'уште еднаш', укажува на
отстранување на оние нешта што може да
бидат потресени, како што се создадените
нешта, за да останат оние нешта што не можат
да бидат потресени.
[28]Затоа, бидејќи примивме Царство кое не
може да се расклати, да имаме благодат, и така
да Му служиме угодно на Бога каква што
милува со страхопочит, [29]зашто нашиот Бог е
оган што проголтува.

### Општи и верски должности

**13** Бидете постојани во братската љубов!
[2]Не запоставувајте ја гостољубивоста,
зашто некои преку неа, без да знаат, примија
ангели на гости! [3]Имајте ги на ум
затворениците, небаре сте и вие во пранги,
како и измачуваните, зашто и самите сте во
тело!
[4]Сите да го почитуваат бракот и брачното
легло неосквернето, зашто Бог ќе им суди на
блудниците и прељубниците. [5]Вашиот начин на
живеење нека биде ослободен од среброљубие,
бидете задоволни со она што го имате, зашто
Тој рече:

"Никогаш нема да те напуштам ,
ниту ќе те заборавам!"

[6]Затоа можеме смело да речеме:

"Господ ми е помошник,
нема да се плашам.
Што може да ми направи човекот?"

[7]Сеќавајте се на оние што ве водеа, кои ви го
говореа Божјото слово. Гледајте на резултатот
од нивниот начин на живеење, имајте ја за
пример нивната вера! [8]Исус Христос е истиот
вчера, денес и во вечни векови.
[9]Не дозволувајте да ве заведат со разни и
туѓи учења, зашто добро е срцето да биде
зацврстено со благодат, а не со јадења, од кои
немаа полза оние кои живееја така ! [10]Ние
имаме жртвеник, од кого немаат право да јадат
служителите на Шаторот.
[11]Зашто телата на животните чија што крв
врховниот свештеник ја внесува во
Светилиштето како жртва за гревовите, се
палат надвор од населбата. [12]Затоа и Исус, за
да го освети народот преку Својата крв,
настрада надвор од градската порта. [13]И така,
да појдеме кон Него, надвор од населбата,
носејќи ја Неговата порута, [14]зашто тука
немаме траен град, туку го бараме идниот.
[15]И така преку Него постојано да Му
принесуваме на Бог благодарствена жртва,
односно плод од усните кои му благодарат на
Неговото име. [16]А не заборавајте да вршите
добри дела и да споделувате со другите, зашто
таквите жртви Му се по волја на Бог!
[17]Бидете им послушни на вашите водачи и
покорувајте им се, зашто тие бдеат над вашите
души како такви кои за тоа ќе одговараат. Нека
го прават тоа со радост, а не со негодување,
зашто тоа не би било полезно за вас.
[18]Молете се за нас, зашто сме уверени дека
имаме добра совест и сакаме да се однесуваме
добро во сè. [19]Згора на тоа, ве молам да го
правите тоа за да ви бидам вратен побргу.

**Исус, Великиот Пастир**

[20]А Бог на мирот, Кој преку крвта на вечниот
завет Го изведе од мртвите Великиот Пастир
на овците, нашиот Господ Исус, [21]нека ве
усоврши во секое добро за да ја извршувате
Неговата волја, вршејќи го во нас она што му е
мило Нему, преку Исус Христос, чија слава
нека е во вечни векови. Амин!

22Ве молам, браќа, да го примите ова слово
на охрабрување, зашто ви го напишав
накратко.
23Знајте дека нашиот брат Тимотеј е
ослободен, и ако дојде наскоро, со него ќе ве
посетиме.
24Поздравете ги сите ваши водачи и сите
светии. Ве поздравуваат оние од Италија.
25Благодат со сите вас.

# Откровението на Јован

1 Откровението на Исус Христос, што Му го
даде Бог за да им ги покаже на Своите
слуги, настаните што треба наскоро да се
случат; Тој, преку Својот ангел, му го пренесе
и му го објави тоа на Својот слуга Јован, 2кој
преку Божјото слово посведочи за сѐ што виде
преку сведоштвото на Исус Христос. 3Блажен
е оној што чита и блажени се оние што ги
слушаат зборовите на пророштвото и го пазат
напишаното во него, зашто времето е близу.

### Седумте цркви

4Јован до седумте цркви во Азија: благодат вам
и мир од Оној Кој е, Кој беше и Кој доаѓа; и од
седумте Духови кои се пред Неговиот престол,
5и од Исус Христос, верниот Сведок,
Првородениот од мртвите и Владетелот на
земните цареви. Нему, Кој нѐ љуби и Кој нѐ
ослободи од нашите гревови преку Својата
крв, 6и нѐ направи царство, свештеници на
Својот Бог и Татко - Нему слава и власт во
вечни векови! Амин.

7Еве, доаѓа со облаците
и ќе Го види секое око,
дури и оние кои Го прободоа,
а сите земни племиња
ќе тагуваат заради Него.
Да, амин!

8"Јас сум Алфа и Омега", вели Господ Бог,
"Кој е, Кој беше и Кој доаѓа - Сѐмоќниот".

**Јован на островот Патмос**

[9]Јас, Јован, ваш брат и соучесник во неволата и
во царството, и во трпението во Исус, бев на
островот наречен Патмос, заради Божјото
слово и сведоштвото за Исус. [10]Во Господовиот
ден бев во Духот и зад себе чув силен глас,
како од труба, [11]кој велеше: "Запиши го на
свиток она што го гледаш, и испрати го до
седумте цркви: во Ефес, во Смирна, во Пергам,
во Тиатир, во Сард, во Филаделфија и во
Лаодикеја."

[12]Се обѕрнав за да го видам гласот што ми
зборуваше. И кога се свртев, видов седум
златни светилници, [13]а сред седумте
светилници, Еден, сличен на Синот Човеков,
облечен во облека долга до нозете и препашан
со златен појас преку градите. [14]Неговата глава
и косата беа бели како бела волна, како снег, а
Неговите очи како огнен пламен; [15]Неговите
стапала како бронза вжарена во печка; а
Неговиот глас, како шум од многу води. [16]Во
Својата десна рака држеше седум ѕвезди, од
Неговата уста излегуваше меч со две сечила, а
Неговото лице беше како што сонцето свети
во својата сила.

[17]И кога Го видов, паднав како мртов пред
Неговите нозе, а Тој ја положи Својата
десница врз мене и ми рече: "Не плаши се! Јас
Сум Првиот и Последниот, [18]и Живиот; бев
мртов, и еве, Жив Сум во сите векови и ги
имам клучевите на Адот и смртта.

[19]Затоа, напиши го ова што го виде, и тоа
што е и она што ќе биде потоа. [20]Тајната на
седумте ѕвезди што ги виде во Мојата десница
и на седумте златни светилници е: седумте
ѕвезди се ангелите на седумте цркви, а седумте
светилници се седумте цркви.

**Ефес**

**2** "На ангелот на црквата во Ефес, напиши
му: ова го зборува Оној Кој ги држи седумте
ѕвезди во Својата десница, Кој оди сред седумте
златни светилници. [2]Ги знам твоите дела,
твојот труд и твоето трпение и дека не можеш
да ги поднесуваш лошите, туку ги испита оние
што тврдат дека се апостоли, а не се, и откри
дека се лажливци; [3]и имаш трпение, си
претрпел заради Моето име и не се умори.

[4]Но имам нешто против тебе, зашто ја
остави својата прва љубов. [5]Спомни си од каде
падна, покај се и врши ги делата што ги
вршеше на почетокот; ако, пак, не, ќе дојдам
кај тебе и ако не се покаеш ќе го отстранам
твојот светилник од неговото место. [6]Сепак,
ова го имаш: ги мразиш николаитските дела,
кои и Јас ги мразам.
[7]Кој има уво, нека чуе што им говори Духот
на црквите: на оној што надвладува, ќе му
дадам да јаде од дрвото на животот, што е во
Божјиот рај!"

**Смирна**

[8]"На ангелот на црквата во Смирна, напиши
му: Првиот и Последниот, Кој умре и оживе, го
зборува ова: [9]ги знам твоите неволи и твојата
сиромаштија, но ти си богат, и хулите на оние
кои зборуваат дека се Евреи, а не се, туку се
сатанска синагога. [10]Не плаши се од она што ќе
го претрпиш. Ете, ѓаволот ќе фрли некои од
вас в зандана, за да бидете испитани, и ќе
бидете во невола десет дни. Биди верен до смрт
и ќе ти ја дадам круната на животот.
[11]Кој има уво, нека чуе што им говори Духот
на црквите: на Оној кој победува, втората смрт
нема да му наштети."

**Пергам**

[12]"На ангелот на црквата во Пергам, напиши
му: ова го вели Оној Кој го има мечот со две
сечила: [13]знам каде живееш, таму каде што е
престолот на сатаната, но ти го држиш Моето
име и не се откажа од верата во Мене, дури ни
во деновите на Мојот верен сведок Антипа
кого го убија кај вас, каде што живее сатаната.
[14]Но имам неколку работи против тебе,
зашто имаш таму некои кои го држат учењето
на Балаам, кој го учеше Балак да ги наведе на
грев израеловите синови, за да јадат идолски
жртви и да блудствуваат. [15]Така и ти имаш
некои кои на ист начин го држат учењето на
николаитите. [16]Затоа, покај се! Ако пак не, ќе
дојдам бргу кај тебе и ќе завојувам против нив
со мечот на Мојата уста.
[17]Кој има уво, нека чуе што им зборува
Духот на црквите: на оној кој победува, ќе му
дадам од скриената мана, ќе му дадам и бел

камен, и на каменот напишано ново име што
никој не го знае, освен оној кој го добива."

**Тиатир**

18"И на ангелот на црквата во Тиатир напиши
му: ова го зборува Божјиот Син, Кој има очи
како огнен пламен, а стапалата му се како
сјајна бронза: 19ги знам твоите дела, твојата
љубов, верата и службата, твојата истрајност и
твоите последни дела кои се поголеми од оние
на почетокот.

20Но имам нешто против тебе, што ја трпиш
жената Језавела, која себеси се нарекува
пророчица и која ги учи и ги заблудува Моите
слуги да блудствуваат и да јадат идолски
жртви. 21Ѝ дадов време да се покае, но не сака
да се покае за своето блудство. 22Еве, ќе ја
фрлам в постела, а оние кои вршат прељуба со
неа, во големи неволи, ако не се покајат за
своите дела. 23И ќе ѝ ги погубам децата со
помор, и сите цркви ќе знаат дека Јас Сум Тој
Кој ги испитува бубрезите и срцата, и ќе му
дадам секому од вас според неговите дела. 24А
вам и на другите во Тиатир, кои не го држат
ова учење, кои - како што велат - не ги
запознаа сатанските длабочини, ви велам: не
ви наложувам друго бреме. 25Сепак држете го
она што го имате, додека дојдам.

26А на оној кој победува и ги пази Моите
дела докрај, нему ќе му дадам власт над
народите, 27и ќе ги пасе со железна палка, и ќе
се скршат како глинени садови, како што и Јас
тоа го примив од Мојот Татко. 28И ќе му ја
дадам ѕвездата Деница. 29Кој има уво, нека чуе
што им зборува Духот на црквите!"

**Сард**

3 "И на ангелот на црквата во Сард, напиши
му: ова го зборува Оној Кој ги има седумте
Божји Духови и седумте ѕвезди: ги знам твоите
дела, имаш име дека си жив, но си мртов. 2Бдеј
и зацврсти го она што е на умирање, зашто не
ги најдов твоите дела совршени пред мојот
Бог. 3Затоа, сети се што примил и чул, чувај го
и покај се. И така, ако не се разбудиш, ќе
дојдам како крадец и нема да знаеш во кој час
ќе ти дојдам.

4Но во Сард имаш неколкумина што не ги

осквернија своите облеки; тие ќе одат во бели
облеки со Мене, зашто се достојни. 5Затоа оној
кој победува, ќе биде облечен во бели облеки и
нема да го избришам неговото име од книгата
на животот, туку ќе го признаам неговото име
пред Мојот Татко и пред Неговите ангели. 6Кој
има уво, нека чуе што им зборува Духот на
црквите!"

**Филаделфија**

7И на ангелот на црквата во Филаделфија
напиши му: ова го зборува Светиот и
Вистинитиот, Кој го има Давидовиот клуч; Кој
отвора и никој не затвора, Кој затвора и никој
не отвора: 8ги знам твоите дела. Еве, поставив
пред тебе отворена врата што никој не може
да ја затвори, затоа што ти имаш мала сила, а
сепак го запази Моето слово и не се откажа од
Моето име. 9Еве, ти давам некои од сатанската
синагога, кои тврдат дека се Евреи, а не се,
туку лажат; ете, ќе направам да дојдат и да се
поклонат пред твоите нозе и да разберат дека
Јас те засакав. 10Бидејќи ти го запази словото
на Моето трпение, и Јас ќе те запазам од часот
на испитувањето што ќе дојде врз целиот свет,
за да ги испита оние кои живеат на земјата.
11Ќе дојдам скоро! Држи го цврсто она што
го имаш, за никој да не ја земе твојата круна.
12Оној кој победува ќе го направам столб во
храмот на Мојот Бог и нема веќе да излезе
надвор и на него ќе го напишам името на
Мојот Бог и името на градот на Мојот Бог,
новиот Ерусалим кој слегува од небото, од
Мојот Бог, и Моето ново име. 13Кој има уво,
нека чуе што им зборува Духот на црквите.

**Лаодикеја**

14И на ангелот на црквата во Лаодикеја
напиши му: ова го зборува Амин, верниот и
вистинитиот Сведок, Почетокот на Божјото
создание: 15ги знам твоите дела, не си ни студен
ни жежок. О, кога би бил студен или жежок!
16Вака, бидејќи си млак и не си ниту жежок
ниту студен, ќе те изблујам од Мојата уста.
17Бидејќи велиш: богат сум и се збогатив, и
ништо не ми треба, а не знаеш дека си беден,
несреќен, сиромав, слеп и гол; 18те советувам
да си купиш од Мене злато, пречистено со

оган, за да се збогатиш; бели облеки, за да се
облечеш и да не се открие срамот на твојата
голотија; и очна маст, за да ги намачкаш
своите очи, та да можеш да гледаш.
[19]Јас ги укорувам и ги казнувам оние што ги
љубам; затоа биди ревносен и покај се! [20]Еве,
стојам пред вратата и чукам; ако некој го чуе
Мојот глас и ја отвори вратата, ќе влезам кај
него и ќе вечерам со него и тој со Мене.
[21]На оној што победува, ќе му дадам да седне
со Мене на Мојот престол, како што и Јас
победив и седнав со Мојот Татко на Неговиот
престол. [22]Кој има уво, нека чуе што им
зборува Духот на црквите!

**Престолот на небо**

**4** Потоа погледнав и видов: на небото имаше
отворена врата, а пређешниот глас, што го
чув како труба да зборува со мене, рече: дојди
ваму, горе, и ќе ти покажам што ќе се случи по
ова! [2]Веднаш се најдов во духот и ете, на
небото имаше престол, а на престолот седеше
Еден; [3]а Оној Кој седеше, изгледаше како
камен јаспис и сард, а околу престолот имаше
божилак кој прилегаше на смарагд.
[4]И околу престолот имаше дваесет и четири
престоли, а на престолите видов дваесет и
четири старешини седнати и облечени во бели
облеки, а на главите имаа златни круни. [5]Од
престолот излегуваа молскавици и гласови и
грмежи, а пред престолот гореа седум светала,
кои се седумте Божји Духови. [6]Пред престолот
имаше нешто како стаклено море, слично на
кристал, а сред престолот и околу него, четири
живи суштества полни со очи и однапред и
одназад. [7]Првото живо суштество личеше на
лав, второто живо суштество на јунец, третото
живо суштество имаше лице како на човек, а
четвртото живо суштество личеше на орел во
лет. [8]И секое од четирите живи суштества
имаше по шест крилја, полни со очи наоколу и
однатре; и дење и ноќе не престануваат да
велат:

"Свет, свет, свет
е Господ Бог Семоќниот,
Кој беше, Кој е и Кој доаѓа."

[9]А кога живите суштества му оддаваа слава,
чест и благодарност на Оној Кој седи на
престолот, Кој живее во вечни векови,
[10]дваесет и четирите старешини паднаа пред
Оној Кој седи на престолот и Му се поклонија
на Оној Кој живее во вечни векови, и ги
положија своите круни пред престолот,
велејќи:

[11]"Достоен си,
Господи, Боже наш,
да примиш слава и чест и моќ,
зашто Ти создаде сè,
и поради Твојата волја
суштествува и е создадено сè."

**Книга со седум печати**

**5** И видов свиток во десницата на Оној Кој
седеше на престолот испишан однатре и
однадвор и запечатен со седум печати. [2]И
видов моќен ангел како објавува со силен глас:
"Кој е достоен да го отвори свитокот и да ги
скрши неговите печати?" [3]И никој, ниту на
небото, ниту на земјата, ниту под земјата, не
можеше да го отвори свитокот, ниту да
погледне во него. [4]А јас почнав да плачам
многу, зашто не се најде никој достоен да го
отвори и да го прочита свитокот, ниту да
погледне во него. [5]Тогаш еден од старешините
ми рече: "Не плачи, ете, надвладеа Лавот од
Јудиното племе, давидовиот корен, па може да
го отвори свитокот и неговите седум печати.
[6]И ете, видов, меѓу престолот (со четирите
живи суштества) и старешините, Јагне што
беше како заклано, со седум рогови и седум
очи; тоа се седумте Божји Духови, пратени по
целата земја. [7]И дојде и го зеде свитокот од
десницата на Оној Кој седеше на престолот. [8]И
кога го зеде свитокот, четирите живи
суштества и дваесет и четирите старешини
паднаа пред Јагнето, а секој од нив имаше
харфа и златни садови, полни со темјан, имено
молитвите на светиите. [9]И пееја нова песна,
велејќи:

"Достоен си да го земеш свитокот
и да ги отвориш неговите печати,
зашто беше заклан и зашто со Својата крв

ги откупи за Бога, од секое племе
и јазик, род и народ,
10и ги направи да бидат царство
и свештеници на нашиот Бог,
и тие ќе владеат на земјата."

11И видов и чув глас од многу ангели околу
престолот, и од живите суштества и
старешините, чиј број беше десетици илјади по
десетици илјади и илјадници илјади, 12кои
зборуваа со силен глас:

"Достојно е Јагнето
Кое беше заклано, да прими моќ,
богатство, мудрост, сила,
чест, слава и благослов."

13И го чув секое создание кое е на небото, на
земјата, под земјата, во морето и сè што е во
нив, како зборува:

"На Оној Кој седи на престолот
и на Јагнето, благослов, чест,
слава и власт за вечни векови!"

14Четирите живи суштества рекоа: "Амин!", а
дваесет и четирите старешини паднаа ничкум и
се поклонија.

**Отворање на седумте печати**

6 И видов кога Јагнето отвори еден од
седумте печати и чув едно од живите
суштества како громогласно вика: "Дојди!" 2А
јас погледнав, и ете, бел коњ, а коњаникот
имаше лак; и му беше дадена круна, па како
победник тргна да победува.
3И кога го отвори вториот печат, го чув
другото живо суштество како зборува:
"Дојди!" 4И излезе друг, црвен коњ, а на
коњаникот му беше дадено да го крене мирот
од земјата, та луѓето меѓусебно да се убиваат;
и му беше даден голем меч.
5И кога го отвори третиот печат, го чув
третото живо суштество како зборува:
"Дојди!" А јас погледнав, и ете, црн коњ, а
коњаникот имаше терезија во својата рака. 6И
чув како зборува глас меѓу четирите живи
суштества: "Еден шиник пченица за денариј!

Три шиника јачмен за денариј! А на маслото и
на виното не пакости им!"
7И кога го отвори четвртиот печат, го чув
гласот на четвртото живо суштество кое
зборуваше: "Дојди!" 8А јас погледнав, и ете,
сиво-зелен коњ, а на коњаникот името му беше
Смрт, и Адот одеше по него. Н ним им беше
дадена власт над четвртина од земјата, да
убиваат со меч, со глад, со помор и со дивите
ѕверови на земјата.
9И кога го отвори петтиот печат, ги видов
под жртвеникот душите на закланите заради
Божјото слово и заради сведоштвото што го
одржаа. 10И извикаа со силен глас, велејќи: "До
кога, свет и вистинит Господару, нема да
судиш и да ја одмаздиш нашата крв над оние
кои живеат на земјата?" 11И секому од нив му
беше дадена бела облека и на сите им беше
речено да се стрпат уште малку време, додека
не биде исполнет бројот на нивните
сослужители и браќа, кои ќе бидат убиени
како и тие.
12И видов кога го отвори шестиот печат, и се
случи голем земјотрес; сонцето поцрне како
струнена вреќа, а целата месечина се стори
како крв, 13и небесните ѕвезди испопаѓаа на
земјата, како што смоквата ги исфрла своите
незрели плодови, кога ќе ја затресе силен
ветар. 14А небото го снема како свиток кога се
смотува; и сите гори и сите острови се
поместија од своите места.
15Земните цареви, големците, војсководците,
богатите, силните, секој роб и секој слободен
човек се засолнија во пештерите и по горските
камењари, 16велејќи им на горите и на карпите:
"Паднете врз нас и скријте нè од лицето на
Оној Кој седи на престолот и од гневот на
Јагнето, 17зашто дојде великиот Ден на
нивниот гнев, и кој може да се одржи?"

### Сто четириесет и четири илјади израелци

7 Потоа видов четири ангела како стојат на
четирите краишта на земјата, држејќи ги
четирите земни ветрови, за да не дува ветар
ниту на земјата, ниту по морето, ниту низ
некое дрво. 2И видов друг ангел, кој се
издигаше од исток и кој го имаше печатот на
живиот Бог, па почна да им вика со силен глас

на четирите ангели, на кои им беше дадено да
им напакостат на земјата и на морето, [3]велејќи:
"Не пакостете ѝ на земјата, ни на морето, ниту
на дрвјата, додека не им ставиме печат на
челата на слугите на нашиот Бог!" [4]И го чув
бројот на запечатените: сто четириесет и
четири илјади запечатени од сите племиња на
израеловите синови:

[5]дванаесет илјади запечатени од племето Јуда,
дванаесет илјади запечатени од племето Рубен,
дванаесет илјади запечатени од племето Гад;
[6]дванаесет илјади запечатени од племето Асер,
дванаесет илјади запечатени од племето Нефталим,
дванаесет илјади запечатени од племето Манасе;
[7]дванаесет илјади запечатени од племето Симеон,
дванаесет илјади запечатени од племето Леви,
дванаесет илјади запечатени од племето Исахар;
[8]дванаесет илјади запечатени од племето Забулон,
дванаесет илјади запечатени од племето Јосиф,
дванаесет илјади запечатени од племето Венјамин.

**Црквата на небото**

[9]Потоа погледнав, и ете, големо мноштво, што
никој не можеше да го изброи, од сите родови,
племиња, народи и јазици, како стојат пред
престолот и пред Јагнето, облечени во бели
облеки, со палмини гранчиња во своите раце,
[10]и громогласно извикуваа:

"Спасение од нашиот Бог
Кој седи на престолот,
и од Јагнето!"

[11]А сите ангели стоеја околу престолот,
старешините и четирите живи суштества; и

паднаа ничкум пред престолот и Го прославија
Бог, [12]велејќи:

"Амин! Благослов, слава,
мудрост, благодарност,
чест, моќ и сила
на нашиот Бог во сите векови.
Амин!"

[13]А еден од старешините проговори, велејќи
ми: "Кои се и од каде дојдоа овие што се
облечени во бели облеки?"
[14]А јас му реков : "Господине мој, ти знаеш!"
И ми рече: "Тоа се оние кои доаѓаат од
големите маки, кои ги испраа своите облеки и
ги избелија во крвта на Јагнето."
[15]Затоа се пред Божјиот престол и Му
служат дење и ноќе во Неговиот храм; а Оној
Кој седи на престолот, ќе го распне Својот
Шатор над нив.
[16]Нема веќе да огладнат, ниту да ожеднат,
ниту сонцето ќе ги пече, ниту, пак, некаква
жега, [17]зашто Јагнето, Кое е сред престолот, ќе
ги пасе и ќе ги води на извори на жива вода, а
Бог ќе ја избрише секоја солза од нивните очи.

## Молк на небото

**8** И кога го отвори седмиот печат, настана
тишина на небото, околу половина час.
[2]И ги видов седумте ангели, кои стоеја пред
Бога, на кои им беа дадени седум труби.
[3]Дојде и друг ангел, со златна кадилница, и
застана до жртвеникот, држејќи златна
кадилница, и му беше даден многу темјан, за да
го принесе заедно со молитвите на сите светии,
врз златниот жртвеник пред престолот. [4]А од
рацете на ангелот се издигна пред Бог димот
од темјанот, заедно со молитвите на светиите.
[5]И ангелот ја зеде кадилницата, ја наполни со
оган од жртвеникот и ја фрли на земјата, при
што настанаа громови и грмежи и молскавици
и земјотрес.

## Седумте труби

[6]А седумте ангели, кои ги имаа седумте труби,
се подготвија да затрубат.
[7]Првиот затруби, и се појавија град и оган,
помешани со крв, и тоа беше фрлено на

земјата, и изгоре третина од земјата, третина
од дрвјата и сета зелена трева.
8Затруби и вториот ангел, и нешто како
голема гора, пламната во оган, беше фрлена
во морето, и третина од морето стана крв,
9изумре третина од живите суштества во
морето и беше уништена една третина од
корабите.
10И третиот ангел затруби, а од небото падна
голема ѕвезда која гореше како факел и падна
врз третината од реките и водните извори.
11Името на ѕвездата е Пелин. И третина од
водите стана пелин и многу луѓе изумреа од
водите, бидејќи беа загорчени.
12И четвртиот ангел затруби, и беа удрени
третина од сонцето, третина од месечината и
третина од ѕвездите, за да потемни третиот дел
од нив, и третина од денот да не свети, а исто
така и од ноќта.
13И видов и чув еден орел како лета сред
небото, извикувајќи со силен глас: "Тешко,
тешко, тешко им на оние кои живеат на
земјата, заради преостанатите трубини гласови
на тројцата ангели, кои ќе затрубат."
9 Затруби и петтиот ангел, и видов ѕвезда
што падна од небото на земјата, на која ѝ
беше даден клучот од јамата на бездната. 2И ја
отвори јамата на бездната, и од неа се издигна
дим, како дим од голема печка, а сонцето и
воздухот потемнеа од димот на јамата. 3Од
димот излегоа скакулци по земјата, па им беше
дадена сила каква што имаат земните скорпии,
4и им беше речено да не ѝ наштетуваат на
земната трева, ниту на кое да било зеленило,
ниту на било кое дрво, туку само на оние луѓе
кои немаат Божји печат на своите чела. 5И не
им беше дозволено да ги убиваат, туку да ги
мачат пет месеци, а нивното мачење беше како
измачување од скорпија кога каснува човек.
6Во тие дни луѓето ќе ја бараат смртта, но нема
да ја најдат; ќе сакаат да умрат, но смртта ќе
бега од нив.
7А скакулците по својот облик прилегаа на
коњи, приготвени за бој, а на своите глави
имаа круни слични на злато, а лицата им беа
како човечки лица. 8И имаа коси како жени, а
забите им беа како на лавови. 9Имаа оклопи
како од железо, а шумот на нивните крила

беше татнеж на воени кочии со многу коњи
кои итаат во бој. [10]И имаа опашки и осила како
скорпии; а во нивните опашки е нивната моќ да
ги измачуваат луѓето пет месеци. [11]Над себе,
како цар, го имаа ангелот на Бездната, кому
името на хебрејски јазик му е Абадон, а на
грчки Аполион.

[12]Првото зло помина, и еве, по него доаѓаат
уште две зла.

[13]И шестиот ангел затруби, и чув глас од
четирите рога на златниот жртвеник пред Бог
[14]како му зборува на шестиот ангел, кој ја
имаше трубата: "Одврзи ги четирите ангели
кои се врзани кај големата река Еуфрат!" [15]И
беа одврзани четирите ангели, приготвени за
часот, денот, месецот и годината, да ја убијат
третината од човештвото. [16]А бројот на
војувачките коњаници беше двесте милиони -
го чув нивниот број.

[17]И во привидение вака ги видов коњите и
оние што ги јаваа: имаа огнени оклопи од
хијацинт и сулфур, а главите на коњите личеа
на глави од лавови, а од нивните усти
излегуваа оган, дим и сулфур. [18]Од овие три
зла, од огнот, од димот и од сулфурот, што
избиваа од устите на коњите, се сотре третина
од човештвото. [19]Зашто моќта на коњите беше
во нивните усти и во нивните опашки; имено,
опашките им се слични на змии и имаат глави
со кои пакостат.

[20]А остатокот од луѓето што не беа сотрени
од овие зла, не се покаја за делата на своите
раце: поклонување на демони, на златни,
сребрени, бронзени, камени и дрвени идоли,
кои не можат ниту да гледаат, ниту да слушаат,
ниту да одат. [21]И не се покајаа за своите
убиства, ниту за своите гатања, ниту за своите
блудства, ниту за своите кражби.

### Моќниот ангел

**10** И видов друг силен ангел како слегува
од небото, наметнат со облак, кој имаше
божилак на главата. Лицето му беше како
сонце, а нозете како огнени столбови, [2]во
својата рака држеше мал свиток кој беше
отворен. И ја постави својата десна нога на
морето, а левата на копното, [3]па извика со
силен глас, како лав што рика. А кога извика,

седум громови зататнеа со своите гласови.
4Токму кога седумте громови зататнеа, сакав
да пишувам; тогаш чув глас од небото, кој
велеше: "Запечати го тоа што го рекоа
седумте громови, и не пишувај го!"
5А ангелот, кого го видов како стои на
морето и на копното, ја крена својата десница
кон небото 6и се заколна во Оној Кој живее во
вечни векови, Кој го создаде небото и она што
е во него, земјата и она што е на неа, и морето
со она што е во него, дека не ќе има веќе
одлагање; 7туку во деновите на гласот на
седмиот ангел, кога тој ќе затруби, ќе се
исполни Божјата тајна, како што Тој им
проповедаше на своите слуги, пророците.
8Гласот што го чув од небото, пак ми
проговори и рече: "Оди, земи го свитокот што
е отворен во раката на ангелот кој стои на
морето и на копното!"
9Јас отидов кај ангелот и му реков да ми го
даде малиот свиток. А тој ми рече: "Земи го и
изеди го! Во стомакот ќе ти горчи, но во
устата ќе ти биде благ како мед." 10И го зедов
малиот свиток од раката на ангелот и го
изедов: во устата ми беше сладок како мед, но
кога го изедов, во стомакот ми стана
горчливо." 11И ми беше речено: "Треба
повторно да пророкуваш пред многу народи,
племиња, јазици и цареви."

**Два Божји сведока**

**11** И ми беше дадена трска за мерење,
слична на стап, при што ми беше
речено: "Стани и измери го Божјиот храм,
жртвеникот и оние што Му се поклонуваат на
Бог. 2А надворешниот двор на храмот остави
го и не мери го, зашто им е даден на народите,
и тие ќе го газат светиот град четириесет и два
месеца. 3И ќе им дадам на двајца Мои сведоци,
облечени во струнени вреќи, да пророкуваат
илјада двесте и шеесет дни. 4Тие се двете
маслинови дрвја и двата светилника кои стојат
пред Господарот на земјата. 5Ако некој сака да
им напакости, оган ќе излезе од нивната уста и
ќе ги проголта нивните непријатели. И ако
некој сака да им напакости, ќе мора така да
биде убиен. 6Тие имаат власт да го затворат
небото за да не паѓа дожд во деновите на

нивното пророкување, и имаат власт над
водите да ги претвораат во крв и да ја удрат
земјата со секаква невола, онолкупати колку
што ќе посакаат.
[7]И кога ќе го завршат своето сведоштво,
ѕверот кој ќе излезе од бездната, ќе завојува
против нив, ќе ги победи и ќе ги убие.
[8]Нивните мртви тела ќе лежат на улицата на
големиот град кој духовно се нарекува Содом и
Египет, каде што и нивниот Господ беше
распнат. [9]А луѓе од сите народи, племиња,
јазици и родови ќе ги гледаат нивните трупови
три и пол дена и не ќе дозволат мртвите тела
да бидат положени в гроб. [10]Притоа жителите
на земјата ќе се радуваат и ќе се веселат
поради нивната смрт, и ќе си праќаат дарови
еден на друг, зашто тие двајца пророци ги
измачуваа жителите на земјата.
[11]И по три и пол дена, во нив влезе
животворен дух од Бога, па застанаа на своите
нозе, а голем страв ги обзеде оние што ги
гледаа. [12]И се чу силен глас од небото, кој им
велеше: "Дојдете ваму горе!" И отидоа горе на
небо, во облак, а нивните непријатели ги
гледаа.
[13]Во тој час настана голем земјотрес, па
падна една десеттина од градот; и од
земјотресот загинаа седум илјади луѓе, а
другите се уплашија и Му оддадоа слава на
небесниот Бог.
[14]Второто зло помина, и ете, третото зло
брзо доаѓа.

**Христос ќе владее вечно**

[15]Затруби и седмиот ангел и одекнаа силни
гласови на небото, велејќи:

"Царството на овој свет
Му припадна на нашиот Господ
и на Неговиот Христос,
а Тој ќе царува во вечни векови."

[16]А дваесет и четирите старешини кои седеа на
своите престоли пред Бог, паднаа ничкум и Му
се поклонија на Бог, [17]велејќи:

"Ти благодариме Сѐмоќен Господи Боже,
Кој си и Кој беше, зашто ја зеде

Својата голема сила и почна да владееш.
[18]Народите се разгневија,
но дојде Твојот гнев и дојде време
да им биде судено на мртвите,
и да им се даде награда на Твоите слуги,
на пророците, на светиите и на оние
што се бојат од Твоето име,
мали и големи, и да ги уништиш оние
што ја уништуваа земјата."

[19]Притоа се отвори Божјиот храм на небото и
се покажа ковчегот на Неговиот завет во
Неговиот храм, и се јавија молскавици,
гласови, грмежи, земјотрес и голем град.

### Жената раѓа син

**12** И се покажа голем знак на небото:
жена, облечена со сонцето и со
месечината под нејзините нозе, а на главата
имаше круна од дванаесет ѕвезди; [2]беше
бремена и викаше, бидејќи раѓаше, па имаше
породилни маки. [3]Се покажа и друг знак на
небото, и видов голем црвен змев со седум
глави и со десет рогови, а на неговите глави
седум круни; [4]неговата опашка збриша третина
од небесните ѕвезди и ги фрли на земјата. А
змевот стоеше пред жената која требаше да
роди, за да ѝ го проголта детето кога ќе го
роди. [5]Таа роди машко дете, син, кој ќе ги води
сите народи со железен жезол. И нејзиното
дете беше однесено кај Бог и кај Неговиот
престол. [6]А жената избега во пустината каде
што имаше место приготвено од Бог, за да ја
хранат таму илјада двеста и шеесет денови.
[7]И настана војна на небото; Михаил со
своите ангели завојува против змевот. Змевот,
пак, и неговите ангели завојуваа, [8]но не
одолеаја и не се најде веќе место за нив на
небото. [9]Така големиот змев, старата змија,
наречен ѓавол и сатана, кој го заведува сиот
свет, беше исфрлен; беше фрлен долу на
земјата, заедно со неговите ангели.
[10]И чув силен глас на небото како зборува:

"Сега дојде спасението, силата
и царството на нашиот Бог
и власта на Неговиот Христос,
затоа што е фрлен долу

обвинителот на нашите браќа,
кој ги обвинува пред нашиот Бог,
дење и ноќе.
11 А тие го победија заради крвта на Јагнето
и заради словото на своето сведоштво,
и не зажалија да го дадат и својот живот.
12 Затоа, веселете се небеса
и вие кои живеете на нив.
Тешко вам, на земјата и морето,
зашто ѓаволот слезе кај вас со голем гнев,
знаејќи дека има малку време.”

13 А кога змевот виде дека е фрлен на земјата,
почна да ја гони жената која го роди машкото.
14 На жената, пак, ѝ дадоа две крила од голем
орел, за да летне во пустината, на своето
место, каде што се хранеше едно време, и две
времиња, и половина време, далеку од лицето
на змијата. 15 А змијата испушти по жената од
својата уста вода како река, за да биде
однесена од водата. 16 Но земјата ѝ помогна на
жената и ја отвори устата и ја испи реката што
ја испушти змевот од својата уста. 17 Змевот,
пак, се разгневи на жената и отиде да војува
против останатите од нејзиното потомство,
против оние кои ги пазат Божјите заповеди и
го држат Исусовото сведоштво.

**Ѕверот**

**13** А јас застанав на песокта од морскиот
брег. И видов ѕвер како излегува од
морето, кој имаше десет рогови и седум глави,
а на неговите рогови десет круни и на неговите
глави богохулни имиња. 2 Ѕверот што го видов
беше како леопард, нозете му беа како на
мечка, а устата како на лав. А змевот му ја
даде својата сила, својот престол и голема
власт. 3 И видов една од неговите глави небаре
е смртно ранета, но неговата смртоносна рана
беше исцелена. И сета земја се восхити и тргна
по ѕверот; 4 и му се поклонија на змевот,
бидејќи му даде власт на ѕверот; му се
поклонија и на ѕверот, велејќи: ”Кој е како
ѕверот и кој може да војува против него?”
5 И му беше дадена уста која зборува големи
нешта и богохулства, и му се даде власт да
прави така четириесет и два месеци. 6 И ја
отвори својата уста да хули против Бога, да го

хули Неговото име и Неговиот Шатор, и оние
кои живеат на небото. [7]Му беше дадено да
завојува против светиите и да ги совлада и му
се даде власт над секое племе, народ, јазик и
род. [8]А сите кои живеат на земјата, чие име не
е запишано во книгата на животот на Јагнето
кое беше заклано уште од создавањето на
светот, ќе му се поклонат .
[9]Кој има уво, нека чуе.

[10]Кој е одреден за ропство,
ќе биде одведен во ропство;
кој убива со меч
и самиот треба да загине од меч.

Ова е трпението и верата на светиите.
[11]Видов и друг ѕвер како излегува од земјата
и имаше два рога како кај јагне, а зборуваше
како змев. [12]Тој ја спроведува власта на првиот
ѕвер, во негово присуство, па направи земјата и
нејзините жители да му се поклонуваат на
првиот ѕвер чија смртоносна рана беше
заценена. [13]И прави големи чудотворни знаци,
така што прави и оган да паѓа од небото на
земјата пред луѓето. [14]Тој ги заведува жителите
на земјата со чудотворните знаци што му беа
дадени да ги прави пред ѕверот, велејќи им на
жителите на земјата да направат икона на
ѕверот кој имаше рана од меч и оживе. [15]И му
беше дадено да вдахне дух во иконата на
ѕверот, за иконата на ѕверот да прозборува и
да направи да бидат убиени оние кои нема да
се поклонат пред иконата на ѕверот. [16]И тој
направи на сите - мали и големи, богати и
бедни, слободни и робови - да им се даде белег
на десната рака или на челото, [17]и никој да не
може ниту да купи ниту да продаде, освен оној
што го има белегот, името на ѕверот или
бројот на неговото име.
[18]За ова е потребна мудрост. Кој има
разбирање нека го пресмета бројот на ѕверот,
зашто тоа е број на човек, а неговиот број е
шестотини шеесет и шест.

**Исус и Неговиот народ**

**14** Погледнав и, ете, видов како Јагнето
стои на гората Сион, а со него сто
четириесет и четири илјади, кои на своите чела

го имаа напишано Неговото име и името на
Неговиот Татко. [2]И чув глас од небото, како
шум на многу води и како татнеж од силен
гром, а звукот што го чув беше како од
харфисти кои свират на своите харфи. [3]Тие
пееја нова песна пред престолот, пред
четирите живи суштества и пред старешините,
и никој не можеше да ја научи песната, освен
оние сто четириесет и четирите илјади кои беа
откупени од земјата. [4]Тоа се оние кои не се
осквернија со жени; имено, тоа се девственици.
Тие одат по Јагнето, каде и да оди. Тие се
откупени меѓу луѓето, како првина на Бог и на
Јагнето, [5]и лага не се најде во нивната уста; тие
се непорочни.

[6]Видов и друг ангел како лета сред небото,
кој имаше вечно Евангелие, за да им го
проповеда на жителите на земјата, на секој
народ, племе, јазик и род. [7]Тој изговори со
силен глас: "Бојте се од Бог и подајте Му
слава, зашто дојде часот на Неговиот суд, и
поклонете Му се на Оној Кој ги создаде небото
и земјата, морето и водните извори.

[8]Дојде и втор ангел по него, велејќи: "Падна,
падна големиот Вавилон, кој ги напои сите
народи со страсното вино на своето блудство."

[9]И трет ангел дојде по него, велејќи со силен
глас: "Ако некој му се поклони на ѕверот и на
неговата икона, и прими белег на своето чело
или на својата рака, [10]и самиот ќе пие од
виното на Божјиот гнев, што е неразредено во
чашата на Неговата јарост, и ќе биде мачен со
оган и сулфур пред светите ангели и пред
Јагнето. [11]А димот од нивното мачење ќе се
издига во вечни векови; и оние кои му се
поклонуваат на ѕверот и на неговата икона, и
оној кој го прима белегот на неговото име не
ќе имаат спокојство ни дење ни ноќе." [12]Во тоа
е трпението на светиите, кои ги пазат Божјите
заповеди и верата во Исуса.

[13]Потоа чув глас од небото, што ми велеше:
"Напиши: Блажени се мртвите кои отсега
умираат во Господ!

'Да, - вели Духот -, за да починат од своите
трудови, зашто нивните дела одат по нив.'

**Времето на судот**

[14]Потоа погледнав и видов бел облак, а на

облакот седеше Еден, сличен на Синот
Човеков, со златна круна на главата и со остар
срп во раката. 15И еден друг ангел излезе од
храмот и му викна со силен глас на Оној Кој
седеше на облакот: "Испрати го својот срп и
жнеј, зашто дојде твојот час за жнеење и
зашто зрела е жетвата на земјата." 16А оној кој
седеше на облакот, замавна со српот на
земјата, и земјата беше пожнеана.

17Излезе и друг ангел од храмот што е на
небото, и имаше остар срп. 18И трет ангел, кој
имаше власт над огнот, дојде од кај
жртвеникот, и извика со силен глас кон оној
кој имаше остар срп: 'Испрати го својот остар
срп и обери ги гроздовите од земното лозје,
зашто грозјето е веќе зрело.' 19И ангелот
замавна со својот срп на земјата, и го обра
земното лозје, па обраното го фрли во
големото гмечало на Божјиот гнев.
20Гмечењето се изврши надвор од градот, а од
гмечалото потече крв до уздите на коњите, во
должина од илјади и шестотини стадии.

**Седумте зла**

**15** И видов друг, голем и чудесен знак на
небото: седум ангели што ги држеа
седумте последни зла, зашто со нив завршува
Божјиот гнев. 2И видов нешто како стаклено
море измешано со оган, а победниците над
ѕверот и над неговата икона и на бројот на
неговото име, стоеја на стаклeното море и
имаа Божји харфи, 3и ја пееја песната на
Мојсеј, Божјиот службеник, и песната на
Јагнето, велејќи:

"Големи се и прекрасни
Твоите дела, Семоќен Господи Боже!
Праведни и вистинити се
Твоите патишта, Цару на народите.
4Кој не ќе се бои од Тебе, Господи,
и не ќе го прослави Твоето име?
Зашто само Ти си свет;
сите народи ќе дојдат
и ќе се поклонат пред Тебе,
зашто се покажаа Твоите праведни судови!"

5Потоа видов како на небото се отвори храмот
на Шаторот на сведоштвото, 6а од храмот

излегоа седумте ангели кои ги имаа седумте
зла, облечени во чисти и светли ленени облеки
и препашани со златни појаси преку градите.
7А едно од четирите живи суштества им даде
на седумте ангели седум златни садови полни
со гневот на живиот Бог, Кој живее во вечни
векови. 8И храмот се наполни со дим од
Божјата слава и од Неговата сила, и никој не
можеше да влезе во храмот додека не завршија
седумте зла на седумте ангели.

**Седумте чаши на гневот**

**16** Потоа чув силен глас од храмот како им
зборува на седумте ангели: "Одете и
излејте ги седумте садови на Божјиот гнев врз
земјата!"

2Првиот отиде и го излеа својот сад врз
земјата и се појави лоша и лута рана на луѓето
кои го имаа белегот на ѕверот и кои му се
поклонуваа на неговата икона.

3А вториот го излеа својот сад во морето и
тоа стана како крв од мртовец и умре секое
живо суштество во морето.

4Третиот го излеа својот сад во реките и во
водните извори, и тие станаа крв. 5И го чув
ангелот на водите како вели:

"Праведен си, Светецу,
Кој си и Кој беше,
затоа што им пресуди така;
6зашто тие ја пролеаја крвта
на светиите и на пророците,
а ти крв им даде да пијат;
тоа и го заслужуваат!"

7И чув како жртвеникот вели:

"Да, Семоќен Господи Боже,
Твоите пресуди
се вистинити и праведни!"

8Четвртиот ја излеа својата чаша врз сонцето,
и му беше дадено да ги пече луѓето со оган. 9И
луѓето, горејќи од големата жега, похулија на
името на Бог, Кој има власт над овие зла, и не
се покајаа да Му оддадат слава. 10А петтиот го
излеа својот сад врз престолот на ѕверот и
царството му се помрачи, та си ги гризеа

своите јазици од болка. [11]И похулија на
небесниот Бог заради своите болки и рани, и
не се покајаа за своите дела.
[12]Шестиот го излеа својот сад врз големата
река Еуфрат: нејзината вода пресуши за да им
се приготви патот на царевите од исток. [13]И
видов како од устата на змевот, од устата на
ѕверот и од устата на лажниот пророк
излегуваат три нечисти духа како жаби;
[14]имено, тоа се демонски духови, кои прават
чуда и одат кај царевите на целиот свет за да
ги соберат за војна во великиот ден на
Семоќниот Бог.
[15](Ете, доаѓам како крадец. Блажен е оној
кој бдее и ги пази своите облеки за да не оди
гол и да не се гледа неговиот срам.)
[16]И ги собраа на местото на хебрејски
наречено Армагедон. [17]А седмиот ангел го
излеа својот сад во воздухот, и излезе силен
глас од храмот, од престолот, велејќи: "Се
збидна!" [18]И настапија молскавици, татнежи,
громови, и настана голем земјотрес, каков што
никогаш не бил откако се луѓето на земјата;
таков голем и толку силен земјотрес.
[19]Големиот град се раздели на три дела, а
градовите на народите паднаа. Големиот
Вавилон беше спомнат пред Бог, за да му биде
дадена чашата со виното на Неговиот јаросен
гнев. [20]И сите острови исчезнаа, и горите веќе
не се најдоа. [21]А голем град, тежок околу еден
талант, падна од небото врз луѓето, а луѓето Го
хулеа Бога заради пакоста од градот, зашто
неговото зло беше многу големо.

**Големата тајна**

17 И дојде еден од седумте ангели, кои ги
имаа седумте садови, проговори и рече:
"Дојди да ти ја покажам пресудата на големата
блудница која седи на многу води, [2]со која
блудствуваа земните цареви, а жителите на
земјата се опија од виното на нејзиното
блудствување."
[3]И ме одведе, во духот, во пустината: и видов
жена како седи врз црвен ѕвер кој беше полн
со богохулни имиња и имаше седум глави и
десет рогови. [4]А жената беше облечена во
пурпурно и во црвено, и украсена со злато, со
скапоцени камења и со бисери, и држеше во

својата рака златна чаша полна со гнасотијата
и нечистотијата од нејзиното блудство, 5а на
челото, пак, ѝ беше напишано име, тајна:
"ГОЛЕМИОТ ВАВИЛОН, МАЈКАТА НА
БЛУДНИЦИТЕ И НА ЗЕМНИТЕ
ГНАСОТИИ."
6Ја видов жената пијана од крвта на светиите
и од крвта на Исусовите сведоци, и се зачудив
многу кога ја видов. 7А ангелот ми рече:
"Зошто се чудиш? Јас ќе ти ја кажам тајната
на женава и на ѕверот што ја носи и кој има
седум глави и десет рогови. 8Ѕверот што го
виде, беше и го нема, треба да излезе од
бездната за да отиде во пропаст. А земните
жители чие што име не е запишано во книгата
на животот, од создавањето на светот, ќе се
зачудат, кога ќе видат дека ѕверот беше, и дека
го нема, и пак е.
9За ова е потребен ум со мудрост! Седумте
глави се седумте гори врз кои седи жената.
10Тоа се седум цареви, од кои петмина паднаа,
едниот постои, а другиот уште не е дојден, а
кога ќе дојде, треба да остане малку. 11Ѕверот,
пак, кој беше и кого го нема, е осми, а е од
седумте и оди во пропаст.
12А десетте рогови што ги виде, тоа се десет
цареви кои уште не се зацарени, но ќе примат
царска власт заедно со ѕверот, за еден час.
13Тие се истомисленици, и ќе му ја предадат
својата сила и власт на ѕверот. 14Тие ќе
војуваат против Јагнето, но Јагнето ќе ги
победи зашто е Господар на господарите и Цар
на царевите, а со Него се повиканите,
избраните и верните."
15И ми рече: "Водите што ги виде, каде што
седи блудницата, тоа се луѓе, толпи, народи и
јазици. 16А десетте рогови што ги виде, и
ѕверот, ќе ја замразат блудницата и ќе ја
запустат и соголат, ќе ѝ го јадат месото и ќе ја
изгорат со оган, 17зашто Бог им даде во
нивните срца да ја исполнат Неговата замисла,
да дејствуваат едномислено и да му го дадат
своето царство на ѕверот, додека не се исполни
Божјото слово. 18Жената, пак, што ја виде е
големиот град кој владее над земните цареви."

### Падот на Вавилон

**18** Потоа видов друг ангел како слегува од
небото; тој имаше голема власт, и
земјата се осветли од неговата слава. 2И извика
со силен глас, велејќи:

"Падна, падна големиот Вавилон,
и стана демонско живеалиште
и засолниште на сите нечисти духови
и засолниште на сите нечисти
и омразени птици,
3зашто сите народи пиеја од виното
на нејзиното распалено блудство,
земните цареви блудствуваа со неа,
а земните трговци се збогатија
од нејзиниот изобилен раскош!"

4И чув друг глас од небото како вели:

"Излези од неа, народе Мој,
за да не бидеш соучесник
во нејзините гревови
и да не ги примиш нејзините зла;
5зашто нејзините гревови
се натрупаа до небото
и Бог си спомна
за нејзините беззаконија.
6Возвратете ѝ како што
и таа ви возврати вам,
и вратете ѝ двојно,
според нејзините дела;
во чашата, во која таа налеваше,
налејте ѝ двојно!
7Колку што се прослави себеси
и живееше раскошно,
дајте ѝ толку маки и тага,
зашто во своето срце вели:
"Седам како царица и не сум вдовица
и нема никогаш да видам тага."
8Затоа во еден ден
ќе дојдат нејзините маки:
помор, тага и глад,
и ќе биде изгорена со оган;
зашто силен е Господ Бог
Кој што ја суди.
9И кога ќе го видат димот
од нејзиното горење,
ќе заплачат и ќе залелекаат

по неа земните цареви,
кои блудствуваа
и живееја раскошно со неа."

[10]Стоејќи далеку, заради стравот од нејзините маки, ќе зборуваат:

"Тешко, тешко, голем граду Вавилону,
силен граду, зашто во еден час дојде твојата
пресуда!

[11]И земните трговци ќе плачат и ќе лелекаат
по неа, зашто никој веќе не ги купува нивните
стоки, [12]стоки од злато, сребро, скапоцени
камења и бисери, од лен, пурпур и свила, од
црвена ткаенина и од секакво мирисливо дрво;
од разни предмети од слонова коска и разни
предмети од најскапоцено дрво, од бронза,
железо и мермер, [13]цимет, балзам, мириси,
масти, темјан, вино, масло, бело брашно и
пченица, говеда, овци, коњи и кочии, тела и
човечки души.
[14]А плодовите по кое копнееше твојата
душа, си отиде од тебе, и секое изобилство и
секој сјај ти пропадна, и нема веќе да го
најдеш. [15]Трговците со овие нешта, кои преку
неа се збогатија, ќе стојат далеку заради страв
од нејзините маки и ќе плачат и лелекаат,
[16]велејќи:

"Тешко, тешко! Голем граду,
ти кој беше облечен во лен,
пурпур и во црвена ткаенина,
и украсен со злато,
скапоцени камења
и со бисери,
[17]зашто во еден миг
пропадна толкаво големо богатство!"

И секој бродосопственик, секој патник, морнар
и сите кои тргуваат на море, застанаа далеку
[18]и викаа кога го гледаа димот од неговиот
пожар, велејќи: "Кој беше како овој голем
град?" [19]И си ги посипуваа главите со прав и
викаа со плач и тага, велејќи:

"Тешко, тешко, голем граду,
во кого сите кои имаа кораби

по морето, се збогатија
од неговите скапоцености,
зашто запусте во еден час!
20 Веселете се над него,
небо и вие светии, вие апостоли
и вие пророци, зашто Бог
го изрече вашиот суд над него."

21 А еден силен ангел подигна камен, голем
како воденички камен и го фрли во морето,
велејќи:

"Вака насилно ќе биде фрлен
големиот град Вавилон
и нема веќе да се најде!
22 И звук на харфисти,
свирачи, флејтисти и трубачи
нема веќе да се чуе во тебе;
и никаков занаетчија од ниеден занает
нема веќе да се најде во тебе;
и шум од воденица
нема веќе да се чуе во тебе;
23 светлина на светало
нема веќе да свети во тебе;
и глас на младоженец и невеста
нема веќе да се чуе во тебе;
зашто твоите трговци
беа големците на земјата;
зашто со твоите гатања
беа измамени сите народи.
24 И во неа се најде крвта
на пророците, на светите и на сите
кои беа заклани на земјата."

**Исусовото сведоштво**

**19** Потоа чув нешто како силен глас од
големо множество на небото, како
зборува:

"Алелуја! Спасението, славата,
честа и силата Му припаѓаат
на Господ нашиот Бог,
2 зашто вистинити и праведни се
Неговите пресуди!
Зашто ја осуди големата блудница
која ја расипа земјата
со своето блудство,
И ВРЗ НЕА ЈА ОДМАЗДИ КРВТА
НА СВОИТЕ СЛУГИ!"

3И по вторпат рекоа:

"Алелуја!
НЕЈЗИНИОТ ДИМ СЕ ИЗДИГА
ВО ВЕЧНИ ВЕКОВИ!"

4А дваесет и четирите старешини и четирите
живи суштества паднаа и Му се поклонија на
Бог Кој седи на престолот, велејќи:

"Амин! Алелуја!"

5А од престолот излезе глас, кој велеше:

"Фалете Го нашиот Бог
сите Негови слуги и вие
кои се боите од Него,
мали и големи."

6И чув, како глас од големо множество, и како
шум од големи води, и како татнеж на силни
грмотевици, кој велеше:

"Алелуја, зашто владее нашиот
Семоќен Господ Бог!
7Да се радуваме, да се веселиме
и да Му оддадеме слава,
зашто дојде свадбата на Јагнето
и Неговата невеста се подготви.
8Нејзе ѝ беше дадено да се облече
во светло и чисто ленено платно,
а платното, тоа се праведните дела
на светиите.

9И ми рече: "Напиши: Блажени се оние кои се
повикани на свадбата на Јагнето." И уште ми
рече: "Ова се вистинити Божји зборови!"
10Јас паднав пред неговите нозе да му се
поклонам, а тој ми рече: "Не прави го тоа! Јас
сум слуга како и ти и твоите браќа, кои го
имаат Исусовото сведоштво; поклони Му се на
Бог, зашто Исусовото сведоштво е духот на
пророштвото."

## Праведниот Судија

11Потоа видов отворено небо, и ете, бел коњ, а
Оној Кој седеше на него се вика Верен и
Вистинит, и суди и војува во праведност.

[12]Очите Му се огнен пламен, а на главата
многу круни и има напишано име кое никој не
го знае освен Него. [13]Облечен е во облека
натопена во крв, а името Му е Божјо Слово.
[14]А го следеа небесните војски на бели коњи,
облечени во бел и чист лен. [15]Од Неговата уста
излезе остар меч, за да ги удира со него
народите, и ќе им биде Пастир со железна
палка; и Тој ќе ја гази кацата на виното на
лутиот гнев на Сѐмоќниот Бог. [16]А на
Неговата наметка и на Неговото бедро има
напишано име: "ЦАР НА ЦАРЕВИТЕ И
ГОСПОДАР НА ГОСПОДАРИТЕ."

[17]Потоа видов еден ангел како стои на сонце
и извика со силен глас, зборувајќи им на сите
птици што летаат сред небото: "Дојдете и
соберете се на големата Божја гозба, [18]да
јадете месо од цареви, месо од војводи, месо од
моќници, месо од коњи и од оние кои ги јаваат
и месо од сите луѓе слободни, робови, мали и
големи."

[19]Потоа го видов ѕверот и земните цареви и
нивните војски - собрани за да војуваат против
Оној Кој седи на коњот и против Неговата
војска. [20]А ѕверот беше фатен, заедно со
лажниот пророк кој правеше чудотворни знаци
пред него, со кои ги заведе оние кои го примија
белегот на ѕверот и кои се клањаа на неговата
икона; и обајцата беа фрлени живи во
огненото езеро што гори со сулфур. [21]Другите,
пак, беа убиени со мечот што излегуваше од
устата на Оној Кој седеше на коњот, и сите
птици се наситија со нивното месо.

**Илјадагодишното царство**

**20** И видов ангел кој слегуваше од небото и
го имаше во својата рака клучот од
Бездната и голема верига. [2]Тој го фати змевот,
старата змија, кој е ѓаволот и сатаната, го врза
за илјада години, [3]па го фрли во бездната и ја
заклучи и запечати над него, за да не ги мами
народите додека не се навршат илјада години;
потоа треба да биде одврзан за кратко време.

[4]И видов престоли, а на оние кои седеа на
нив им беше дадено да судат; и ги видов и
душите на оние што беа обезглавени поради
сведоштвото за Исус и поради Божјото слово,
кои не му се поклонија на ѕверот ниту на

неговата икона, и кои не ја примија белег на
своето чело и на својата рака; тие оживеаја и
царуваа со Христос илјада години. [5]А другите
мртовци не оживеаја додека не се навршија
илјада години. Тоа е првото воскресение.
[6]Блажен и свет е оној кој има дел во првото
воскресение; над овие втората смрт нема власт,
туку ќе бидат Божји и Христови свештеници и
ќе царуваат со Него илјада години.
[7]А кога ќе се навршат илјадата години,
сатаната ќе биде пуштен од својот затвор, [8]и ќе
излезе да ги мами народите по четирите
краишта на земјата, Гог и Магог, за да ги
собере за војна, чиј број е како морскиот
песок. [9]И излегоа на земната ширина и го
опкружија логорот на светиите и омилениот
град; и падна оган од небото и ги проголта. [10]А
ѓаволот, кој ги заблудуваше, беше фрлен во
езерото од оган и сулфур, каде што се и ѕверот
и лажниот пророк; тие вечно ќе бидат мачени
дење и ноќе.

**Денот на судот**

[11]И видов голем бел престол и Оној Кој седеше
на него, од Чие лице побегнаа земјата и
небото, и не се најде место за нив. [12]Ги видов
мртвите, големи и мали, како стојат пред
престолот, и се отворија свитоци; и друг свиток
се отвори - книгата на животот, а на мртвите
им беше судено според она што е запишано во
свитоците, според нивните дела. [13]И морето ги
предаде мртвите кои беа во него; и смртта и
Адот ги предадоа мртвите кои беа во нив, и
секој беше суден според своите дела. [14]А
смртта и Адот беа фрлени во огненото езеро.
Тоа е втората смрт, огненото езеро. [15]И кој не
беше запишан во книгата на животот, беше
фрлен во огненото езеро.

**Новиот Ерусалим**

**21** И видов ново небо и нова земја, зашто
првото небо и првата земја поминаа и
море немаше веќе. [2]Тогаш го видов Светиот
Град, Новиот Ерусалим, како слегува од
небото, од Бог, стокмен како невеста, украсена
за својот маж. [3]И чув како еден силен глас од
престолот вели: "Еве го Божјиот Шатор меѓу
луѓето и Тој ќе живее со нив; и тие ќе бидат

Негов народ, а Самиот Бог ќе биде со нив, [4]и
ќе ја избрише секоја солза од нивните очи, и
смрт нема да има веќе, ни тага, ни плач, ниту
болка, зашто првото помина.

[5]А Оној Кој седи на престолот, рече: "Ете,
правам сè ново." И уште рече: "Пишувај,
зашто овие зборови се веродостојни и
вистинити!"

[6]И ми рече: "Се сврши! Јас Сум Алфа и
Омега, Почетокот и Завршокот. Јас ќе му
дадам на жедниот, дарум, од изворот на водата
на животот. [7]Кој победува ќе го наследи ова, и
Јас ќе му бидам Бог, а тој ќе ми биде син. [8]А на
страшливците и на неверните, и на гнасните и
на убијците, и на блудниците и на гатачите, на
идолопоклониците и на сите лажливци, делот
им е во езерото што гори со оган и сулфур; тоа
е втората смрт.

**Градските ѕидини**

[9]И дојде еден од седумте ангели кои ги имаа
седумте садови полни со последните седум зла,
проговори со мене и ми рече: "Дојди да ти ја
покажам невестата, жената на Јагнето!" [10]И ме
одведе во духот на голема и висока гора и ми
го покажа светиот град, Ерусалим, како
слегува од небото, од Бог, [11]кој ја имаше
Божјата слава, а неговата светлина беше
слична на многу скапоцен камен, на кристално
проѕирниот камен јаспис. [12]Имаше голем и
висок ѕид со дванаесет порти и на портите -
дванаесет ангели и напишани имиња, а тоа се
имињата на дванаесетте племиња на
израеловите синови. [13]Од исток имаше три
порти, од север три порти, од југ три порти и
од запад три порти. [14]А градскиот ѕид имаше
дванаесет темели и на нив дванаесет имиња на
дванаесетте апостоли на Јагнето.

[15]А оној кој зборуваше со мене имаше златна
трска за да го измери градот и неговите порти
и неговиот ѕид. [16]Градот, пак, е поставен
четриаголно, а должината му е колку и
широчината. И го измери градот со трската:
дванаесет илјади стадии; неговата должина,
широчина и височина се еднакви. [17]И го измери
неговиот ѕид: сто четириесет и четири лакти по
човечка мерка, која е и ангелска. [18]Неговиот
ѕид беше изграден од јаспис, а градот од чисто

злато, како чисто стакло. [19]Темелите на
градскиот ѕид беа украсени со секаков вид
скапоцени камења: првиот темел е од јаспис,
вториот - од сафир, третиот - од халкидон,
четвртиот - од смарагд; [20]петтиот - од
сардоникс, шестиот - од сард, седмиот - од
хрисолит, осмиот - од вирил, деветтиот - од
топаз, десеттиот - од хрисопрас, единаесеттиот
- од хијацинт; дванаесеттиот - од аметист. [21]А
дванаесетте порти беа дванаесет бисери; секоја
порта беше од еден бисер. Градската улица
беше од чисто злато како проѕирно стакло.
[22]А храм не видов во него, зашто негов храм
се Семоќниот Господ Бог и Јагнето. [23]И на
градот не му е потребно сонце, ниту месечина,
за да му светат, зашто Божјата слава го
осветлуваше, а Јагнето му е светилник.
[24]Народите, пак, ќе одат во неговата светлина,
а земните цареви ќе ја донесат својата слава во
него. [25]Неговите порти нема да се затвораат
дење, зашто таму не ќе има ноќ. [26]Славата и
честа на народите ќе бидат донесени во него.
[27]И во него нема да влезе ништо нечисто, ни
оној кој прави нешто гнасно и лаже, туку само
оние кои се запишани во книгата на животот
на Јагнето.

**22** И ми покажа река со вода на животот,
бистра како кристал, која истекува од
престолот на Бог и на Јагнето. [2]Сред неговата
улица и од двете страни на реката беше дрвото
на животот, кое раѓа дванаесет пати, кое секој
месец го дава својот плод, а лисјата на дрвото
се за исцелување на народите. [3]Таму нема веќе
да има никакво проклетство. Престолот на Бог
и на Јагнето ќе биде во него, а Неговите слуги
ќе Му служат [4]и ќе го гледаат Неговото лице,
а Неговото име ќе им биде на нивните чела.
[5]Ноќ веќе нема да има и не ќе им биде нужна
светлина од светилка, ни светлина од сонцето,
зашто Господ Бог ќе ги осветлува, и ќе владеат
вечно.

**Христос доаѓа скоро**

[6]И ми рече: "Зборовиве се веродостојни и
вистинити; и Господ Бог на пророчките духови
го испрати Својот ангел за да им ги покаже на
Своите слуги нештата што наскоро ќе се
случат.

[7]Еве, доаѓам скоро. Блажен е оној кој ги
пази пророчките зборови на оваа книга!
[8]Јас, Јован, сум тој кој ги чу и ги виде овие
нешта. И кога чув и видов, паднав да се
поклонам пред нозете на ангелот кој ми ги
покажа овие нешта. [9]А тој ми рече: "Не прави
го тоа! Јас сум слуга како и ти и твоите браќа,
пророците и сите оние кои ги пазат зборовите
на оваа книга. На Бог поклони Му се!"
[10]И ми рече:" Не запечатувај ги пророчките
зборови на книгава, зашто времето е близу!
[11]Оној Кој врши неправда, нека врши уште
неправда; и кој е осквернет, нека се осквернува
уште; и кој е праведен нека врши уште
праведност; и кој е свет, нека станува уште
посвет!"
[12]Ете, доаѓам скоро, и наградата Моја е со
Мене, за да му дадам секому според неговото
дело! [13]Јас Сум Алфа и Омега, Првиот и
Последниот, Почетокот и Завршокот.
[14]Блажени се оние кои ги перат своите
облеки, за да имаат право на дрвото на
животот и за да можат да влезат во градот низ
портите! [15]Надвор се кучињата, гатачите,
блудниците, убијците, идолопоклониците и
секој кој ја сака лагата и кој лаже."
[16]"Јас, Исус, го испратив Својот ангел за да
ви го посведочи ова на црквите. Јас Сум
Давидовиот корен и сјајната ѕвезда Деница!"
[17]Духот и невестата велат: "Дојди!" И кој
слуша нека рече: "Дојди!" И кој е жеден - нека
дојде, и кој сака - нека земе дарум од водата на
животот!
[18]Јас му сведочам секому кој ги слуша
пророчките зборови на оваа книга. Ако некој
им додаде нешто, Бог ќе му додаде од маките
опишани во оваа книга. [19]А ако некој одземе
нешто од зборовите на книгава на ова
пророштво, Бог ќе му го одземе неговиот дел
од дрвото на животот и од светиот град, кои се
опишани во оваа книга.
[20]Оној Кој го сведочи ова, говори: "Да,
доаѓам скоро!" -
Амин! Да, дојди Господи Исусе!
[21]Благодатта на Господ Исус нека биде со
сите вас.